*ету това кесе ти гу оставјам на тебика дар и, што пари дребни да туриш аф това, сѐ алтăни ки си чинат! Л'у ти са мол'а да ми кажиш, от кој сукак да ида аф царјувут конак?"* [V,PM,34]; ~ *тјáнака му рече́: "éла, брáтку вечертá!" Кату му дадé умýјни да са умýи, гу познáла от прăстинот, ча је нéин мăж ú; заеднóч сá познáха, са пригăрнаха, са баџáха, са чинú голéм рáдос меѓу нúхка* [V,PM,110]; ~ *и тојнака тебдил са чини, са преобрази со са други дрехи, вјахна на харин кон та от друг пат отиде та ги срјати на един орман нетри* [V,PM,92]; **д.** наместо 'до' ~ *един ден, кату отиваши заран на училиштето, на пăтју гу стрјати царјут. Тојнака как виде, на царју му чини дури от земја поклон* [V,PM,95]; ~ *пак повтор гу викнал; тогај стана момчету, отиде на царјут, му са поклони дур от земјата, и царјут му стори една политика* [V,PM,191]; **ѓ.** наместо 'покрај' ~ *му вéли: "сегá да ми вјáхниш и, кáк ки промúними от злáтната јáбăлка, да глéдаш да искúниш едúн дáл ú да побéгними, чá áко усјáти лáмјата, и тéбика и мéни ки ни изјáди"* [V,PM,113]; **е.** наместо 'зад' ~ *дјáдото му вéли: "кáк ки влéзиш, л'у нéтри от пóртата úма еднá чéшма жúва вóда. Ти са мóл'а, нá ти и еднó шишéнци, да нал'áиш мăра вóда да ми докáраш, да си омúам óчите ки ми оздрáвл'аат!"* [V,PM,40]; **ж.** наместо 'со' ~ *му вéли: "цáрју, пúлету на твóјта зéмја нé е, тýку да ми дáџи еднó пúсмо от рăката ти* (= писмо што си го пишувал со своја рака), *да му закáрам на оновá цáр, што га повéли онáја зéмја!" Цáрјут от рăката му му дадé пúсмо* [V,PM,121]; ~ *и така секој цар што зададе речта на некој човек от устата му* (= збор што го изговорил со своја уста), *не са вăрнува, а не кату тебе... сега да са вăрниш* [V,PM,185]; ~ *по дно времја имало един Стојан авџиа, се от лов са храниши* (со лов се хранеше) [V,PM,170]; **з.** наместо 'на' ~ *тогај дјадото источи остра сабја, да ја посечи змиата от стредја. Тогај змиата половината влези на моминото сăрце и половината падна вун* [V,PM,174]; **ѕ.** 'кај' ~ *пóпо нạọнóạ вр'áме кọмáндạ. От пóпọ сипрáшạли. Амạ úтạр, мýдạр... вúкạ: "Дрáги сел'áни, ќи-си-пọмóлими нạГóспọ, нóгу сýшạ-и вúкạ, áс као свештéнạк, áс ќи-си мóл'ạм, áмạ селóтọ дạ-бúди слóжнọ"* [ЛС(К), 113]; **б. изр.: от Бога да најдити** (= Господ да ви плати за злото што ми го направивте) ~ *тога тјанака вели на татко и: "от Бога да најдити, тате, мале, и сички мој роднини, што ми оделихти от касметјут!"* [V,PM,91].

**ода** f 'безбојна, прозрачна течност, соединение од водород и кислород, ја има во изворите, реките, езерата, а во вид на водена пареа ја има во облаците - вода' ~ *дивóјку, мáри, úзгору леле,[ јут Бóга нáшла твóјата мáјка,[ шту теј пратúлă, дивóјку мáри, [ шту тej пратúлă рáну за óда* [АС( З),145]; ~ *за јáм и јáс л'ăп, за пóда сăс óлувéто да му дáм óда да пúјат* [MS,t,65] – во текстот се забележуваат две граматички посебности, прво проширена употреба на кратката заменска форма за неправ предмет **му** од еднина во множина: **да му дáм на óлувéто,** и второ присуство на двоен акцент

во лексемата *óлувéто* – специфичност за крајните источни говори; ~ *за митáт враш'ѝлуту, за му тýрнат óда, да сă накăсни враш'ѝлуту* [MS,t,67]; ~ *и р'еч'и: "клат' казáн'ут, да ступлѝш' óда да стóра бáн'а!"* [MS,t,68]; ~ *удáта, ш'у им'ăха за пиjéни у варéлит'ạ, му битѝса... "дѝрму н'éмами óда, да зл'áзими на ниш'ѝту да éзмими óда"* [MS,t,84]; ~ *с'ăкутрăј д'éн' хóждаха са сарá за óда căс м'ạхóт* [MS,t,74]. Сепак испуштањето на иницијалното **в**- не е до крај спроведено, има случаи во кои паралелно егзистираат и едната и другата форма (**вода** и **ода**) ~ *рéче адѝна змѝј на ч'ол'ака: "Прéтел'о, зéми кóжета та ид дóнеси вóда да пѝеме!" И тóј стáна та зé кóжета и от мáл е дѝгна, за дá иде на óда* [V,PM,262].

**одави** pf **1.** 'кога дишните органи на некого ќе му останат под вода и нема можност да дише' ~ *тојнака флезе сос кон'у аф реката да мини. Кату беши мошне силна водата, гу зема надол, гу одави сос кон'у барабар* [V,PM,93]; **2.** – (**си**) ~ *дакле Кулýф áф морéту а тýка да си одáви, а тáмо, далгѝте гу извадѝха понапрет тáмо, дéка сáкаши да излéзи, гу фăрли морéту на сухо* [V,PM,8]; ~ *тогá Ѕингѝ-дилибéја речé да не си одáвет и ги земá сóс марифéт, нá една адá ги фарлѝ* [V,PM,141]; ~ *и стом отѝдоха áф стреду морéту, ету глéдат едѝн човéк на морéту... и кату гу вѝдоха от далéку, гу пожáлиха, ча сáкаши да си одáви* [V,PM,24]; ~ *жената и била мошни умовитна: знаиши, ча на уврејската книга е писано... сите христиани да си одавјат на морету* [V,PM,193]; **3.** 'кога со силно стегање, односно со затворање на грлото некој ќе остане без воздух' ~ *и тој, л'у излези отпрет, самовилата гу одави него, му зема нивјастата, и царјут му даде царчината на него* [V,PM226]; ~ *вечерот, кату и дошел крив самовил у дома му, момата оттук о-там гу замај муди ја каза, ча сос едно кокалче гу одави попова сина* [V,PM,226]; ~ *едѝн дéн земá еднó вăжи, отѝде на бахчáта, кату как му порăча тáтко му, да си обéси, фăрли вăжито на врăх дăрвото...*(но) *си разбѝ вăрхот от дăрвóто и тóј не си одави* [V,PM,7]; ~ *мáчката, как бéши глáдна, фати тáмо, еднѝ мѝшки одáви, дрýги изтепá, дрýгите побегнáли и фрет сá искрѝха;* **4.** 'се отруе'(?) ~ *флезé аф казáно, са кăпá и са чинѝ еднó јунáче млáдо, од дјун'á-ѓузелѝ по-хáрно. Кату гу вѝде цáрјут, флезé и тóј да са кăпи áф мл'áкото, си одавѝ нéтри, заштó мл'áкото бéши зихирлѝа* [V,PM,124].

**ода(ј)а** f 'просторија во куќата, соба'; во Солунско **удáја**: **1.** 'просторија, општо' ~ *вечерóт туриха женáта аф еднá одаjá без светѝло и Кулýф от вăнка га чинѝха никáх и такá гу турѝха и нéгу нéтри при жената* [V,PM,11]; ~ *онова сахат он направи на Лиму кехајовите куќа една одаја башка, та отишел на Солун* [V,PM,164]; ~ *и трите дивојки имали башка удаја, што седјали. Нај-малкат каде бахчјата ѝ глендаши одајата ѝ* [V,PM,159]; и: **óдае** ~ *и на еднá óдае фнéтре ѝмаш'а злáтна суфрá и позлáтни стóлове, и фс'éкога ѝдеха да-едáт фнéтре. И на-софрáта ѝмаш'а цáрцки мáнжи* [ВД(ГБ),328]

– уште еден случај во кој предлогот 'во' е заменет со **на** (укажува на внатрешност): **и на една́ бдае; 2.** 'просторија во која не са пали оган' [BS,120].

**одајушка*** f, dem. в. **ода(ј)а** ~ *та фаштја нос́ ѓавол, го клава нетре у един сандăк, го товари на хамалино та го занесе на чилиби Теодораќовата куќа, го оставу- ва тамо при одајушката* [V,PM,165].

**одајче** n, dem., в. **одаја** ~ *цетата лајат по дворовите,[ колите тропат по калдрмите,[ галена Рада оште не станува.[ Отвори стрино шарено одајче,[ покрени стрино ресено килимче* [БВ,40].

**одалечи (си)** pf 'се истави, отиде на страна' ~ *и кату хождаха на пăнтјут, на един орман нетри си одалечи аскерот от царјут неколко место пăнт* [V,PM,210]; ~ *кату одаличиха от нас земја нетре на морету, крал'ут позна што му ја открадоха момата* [V,PM,212].

**оданăт** adv 'онаму' ~ *тојнака кату излезе оданăт, најде чешма, на чешмата беши Маркова керка: кату слăнце светиши, кату месечина греиши* [V,PM,77]; ~ *га вели: "не ти кажувам, рибу, дурде не ми извадиш оданат морету!" ...и рибата гу зема пак на гăрбо и гу промина оданат* [V,PM,100]; ~ *на моите греди, как ки кладиш остра сабја и как ки проминими приз тамунака, мрјажите ки си сечат, та така ке да проминиш приз таму. Ки идими оданăт морету* [V,PM,77].

**одбере** pf **1.** 'меѓу повеќе различни работи се определи за она што е поважно, односно подобро' ~ *еднош поискали трите дивојки по една либиница от бахчеванџиата, и он пусна калеку да одбере три либиници, да занесе на царските дивојки* [V,PM,159]; ~ *добро јутро мои шурети.[ Дај Бог добро наши зету,[ ти да јодиш на трлото,[ да јодбереш девет браве,[ девет браве сите исти,[ ќи ти дајме бела Рада* [БВ,35]; ~ *Кара Ташо стар војвода,[ одбрал момци за слобода,[ што ки бије турски жган,[ Заплакале стари буки* [БВ-113]; **2.** 'оддели едно од друго' ~ *му вели: "40 кила житу, ичмен, чиница, рăж, мисир ки ги туриме на един куп, ки ги разбăркаме аф една удаја нетри и ки ги закл'учам. Ако можиш на един вечар зăрно по зăрно да го одбери... тогас момата ми ки га дам"* [V,P-M,97]; ~ *та си ле́гнало де́тето, пак дја́дото сру́кал мра́вките, та отбра́ли се́мјатата сја́ко на башка́. И като́ ста́нало пре́с отринта́ детето, отишло́ на по́ртите, похло́пало* [V,PM,258]; ~ *отише́л отринта́ и му наси́пали на едно́ вăрши́ло по една́ мја́ра от фрет се́мјата и го нака́рали "до у́тре ра́но ако́ мо́жеш да ги́ отбе́реш – ха́рно, и шта та загоби́ме"*[V,P-M,258]; **3.** 'препознае' ~ *и фне́тре фаф-пештере́та, та́м му б'е́ше кăштата... и бе́ пригизде́на фне́тре сăс-с'ака́кви прилиги́а* (sic), *штото не-мо́ж'а ч'ул'а́к да-одбере́ направа́та-хи, о́ти ни-е-ч'уле́ш- та на́права, ами от-ју́ди* [ВД(ГБ),328].

**одбера́н*** adj 'нешто што има висок квалитет' ~ *едно́ врја́ме еди́н чове́к са чини́ пада́рин, се́лските ло́зја да ги чу́ва, и, кога́ узрелја́ха ло́зите, дофа́диши една́ самови́ла, на́ј-одбера́ното гро́зди тја́нака гу ја́диши* [V,PM,139 ].

**одбур** m 'кога се бере грозјето се изделува она што е поквалитетно и

се чува дома послано на леси, тоа грозје се вика **одбур** (дека е одбрано); се јаде кога другото ќе заврши' [ТГ,347].

**одвечар** adv 'времето откако ќе зајде сонцето, кога се стемнува' ~ *Ка́ бига́ме? Ни́ą не́л' кąжа́ме утве́чąрта, ут-мо́јто се́ло, ут-Иџила́ре, сӑ-фąти́ бо́јо, и ка́ бига́ме о́две́чӑр чуве́ќте си́те си-тувąри́а ко́л'те, диме́к* [ПК,2(282)].

**одвичера** adv в. **одвечар** — тоа е време кога сонцето заоѓа, тогаш *вулуварто* со стоката тргнуваат за на кај дома; со исто значење и: **надвичера** [ТГ,10].

**Одвӑде** top.'име на место, ниви и градини од **оваа страна** – поименчена форма' (според некое маркирано место), Савек, Валовишко [ЈИ,М-И…166].

**ọдвӑрзе*** pf 'ја отстрани врвката со која е врзан, затворен некој предмет (во случајот вреќа)' ~ *ква́ севра́тили до́мą, ą-о́н пąри́ти без-дą-ви́дąт ти́ą, квą-са́ уф-ọдąја́та вне́три, чува́лити на́двọр, то́ј ọдвӑрзąл еди́н чува́л и ги-пу́штąл пąри́ти вне́тре* [ЛС(К),113].

**ọдгọва́рą** impf 'кога некој дава одговор на поставеното прашање' ~ *го́рọ-ли, го́рọ зиле́нọ, еј-зиле́нọ, еј зиле́нọ,[ и́мąш-ли с'а́нка дибе́ла, еј дибе́лą, еј дибе́лą![... и-јọдгọва́рą го́рąта, еј-го́рąта, еј-го́рąта* [ЛС-(К),131].

**ọдго́ри** adv 'кога нешто се наоѓа, или се става на повисоко место, односно врз нешто'~ *по́сли кąл'та́тąтą ќи-му-ту́ри тąкво́тọ ọдго́ри, ру́бити, шọ-ќи-му-да́ј кąл'та́тąтą, пąпу́ци, фуста́нчи, а́кọ е дево́јче сѐ, ц'а́лọ ọбле́клọ* [ЛС(К),136].

**о-де** (< отдека) adv 'за место, односно правец' ~ *пак ђаволот му вели: "отдека идиш, дека хождаш!". И тој му вели: "от селото ми кинисах, на Стамбол да пода"* [V,Р-М,200]; ~ *и френгот му вели: "ти ли си Господ?" И царјут му вели: "не ме знаиш мене кој сам"? - "О-де да знам?"* [V,РМ,165].

**о́де*** impf **1.**'се движи, се оддалечува' ~ *и кӑжа́а на́ште бижа́нци: се́куј дą-си-трӑгне бра́зда, дą не́ му-о́т бижа́нцте, дӑ-не́-мо-о́рат* [ПК,2-(222)]; ~ *и-ве́ле: "Е, дӑ-тӑ-фу́кне, о́ј* (скратената форма < оди) *ти про́си кума́те, а ја́ тво́јо мӑш две́ ли́ри ми дӑде́, скрија́л-еј ут-те́бе, нӑ-ме́не, ве́ле, миј-дӑде́"* [ПД,1144]; ~ *Га́лик мина́више прӑзна́што по́ле, о́јше Але́ксуво; о́н би́ше граница* [ПК,2(187)]; ~ *зе́ две́ ја́јца, ќ-о́де, ќи-зӑне́се. Оде пӑтут и сӑ-ми́сле: "А бре, си ве́ле, шо ќ-о́дам су-не́го дӑ-сӑ-да́вӑм, се́ки де́н дӑ-му-но́сӑм пу-две́ ја́јца... а́ми не́ зе́м ину-гуле́м ка́мен – а́ дӑ-му-сто́рам у-гла́вата"* [ДК,142]; – во двата контекста среќаваме примери за употреба на додатокот за место без предлог (**о́јше Але́ксуво** м. 'одеше за Алексуво' и **о́де пӑтут** м. 'оде пу-пӑтут...' ); **2.** 'доаѓа на местото каде што се наоѓа тој што зборува' ~ *кани́ но́го л'у́ди, и а пошти́ на измика́рут и́стум на вече́рата, да и наре́чи кане́тити да си о́дат; а вёлеши: Ела́јте, ету сата са ази́р си чини́ле* [MV,К,278]; **3.** изр.: **о́ди пу-пинде́мо** (клетва = оди по ѓаволите) [ПК,2(187)]; **ка ти оде?** (= дали си успешен?) ~ *излизе́л ӑд-на́ш де́ду Го́спут дӑ-си-изви́де л'у́ј-ту нӑ-зе́мјӑтӑ...Кӑ наближи́л ӑд-ну-се́лу...влизе́л у-дво́рут...* (рекол): *"Пу́л'ӑм ка́к тка́јш, нивéсту, и са́кӑм дӑ-тӑ пи́там, ка́ ти-о́де рӑбо́ттă" – "Ка́ ќи-ми-о́де? – ка́ са́кӑм, тӑка́ ми вӑрве"* [ВВ,309]; **н'а́мą дą-о́де** (= бргу ќе се случи,

нема да помине многу време) ~ *истăрчал, ојдéл тáм, а-óн аднá лéа вăрти, úма ýите двá-трú пă-та да-извăрти зивгáро и-да-завăр-ши. "Да-дóјдиш, вúка, да-пóчнат сăденéто"...–"Н'áма да-óде половú-на сáат, ќи-дóјдам"* [ЛС(К),123]; **óди-ми, дóјди-ми** (= се кажува кога некој често оди и се враќа, т.е. не се задржува на едно место) ~ *шó нé седнýвиш на-адно мéсто, тýку цéл дéн óди ми, дóјди-ми* (прáвиш) [ПК,2(187)]; **оди пу-царско – да-та-виде госпо** (= оди по "правиот" пат за да немаш непријатности) [ПК,-2(187)]; **ój тă céди** (= тешко се опстојува некаде, невозможно е) ~ *уддéме Сикúрник, дă-céдме, аднú тýрцки кăшти пăлни ѓубре. Шó вúкат вóшки, сúчко, ój* (оди) *тă céди* [ПК,2(341)].

**одели (си)*** pf 'кога некој го напушта заедништвото, кога се разединува било од поединец, било од мнозинство' ~ *тогас тојнака зема на старио рăката му, га баца и му рече: "сполај ти, деду! Тинака пак това што ми чини на меника, ки ти прощтавам, дур дека сам жив". И така си оделиха, тојнака на татак, старио на тамука* [V,PM,34]; и: **отдели** ~ *уф-јунáкăви двóри[ слăнце прăпичéло,[ уф-мó-мини двóри[ рóса зăрусúла[ óт-дили-се мóма[ од-мáјка ут-тáтко* [ВГ,271].

**одере*** pf 1. 'симне кожа од телото на животно со помош на нож' ~ *дјадоту му вели: "скору, побра-ти, да најдити една крава, да га заколити, да га одерити кожа-та, да га чинити мјах, да дојди-ти тука"* [V,PM,63]; ~ *тогас калу-герот му вели: "тинака да идиш да фатиш един калугер кату ме-ни, да гу заколиш, да одериш кожата, та да га надиниш тинака, да си чиниш калугер!"* [V,PM,75]; 2. fig. 'ограби некого' ~ *нúштичко не му устăвúа, му га удрáа кóж-та* [ПК(Мор)].

**одеруве** impf в. **одере** ~ *пóпо ка видýве оти-јáгăнто-ј злó уф-нéгов-та кăшта, зимýве, го-одéруве јáгăнто (му-сиблéчуве кóожта) и го-пуштýве дéка-сáк'е да-óде* [В-Д(Пат),285].

**одештими** adv 1. 'одејќи, додека одел' ~ *и рекле: "Оди си скоро, да не дојде мајка ни, да та изе-де!" Одештими са момата и пад-нало едно клопце от конци; она одила, оно са мотало по неа. Ка дошла самовилта, надушила и рек-ла: "Што ми мирише на човек!"* [V,PM,269]; **одештимиса** ~ *бегал ут дома, утишал да пале касмет. Одештимиса по пăтут, стретел едни л'уде и питал: "Дека седе Дедо-Господ!"* [V,PM,266]; 2. 'летајќи' ~ *оралут рекал: "Заколи три бивула, напăлни три меа вода, качи и врăз мене и ти качи се, да ке та извадум!"... Детто зготвило месото и водата, и качило врăз оралут, и оно са качило. Одешти ми са, каде викнувал оралут "Га", му давал месо, каде – "пју" – вода* [V,PM,271]; – во примерите кон формите на активниот партиципна презентот **одешти** се придодадени и кратките заменски форми **ми, си.**

**одзóве*** pf 'одговори на повикот' ~ *сă-прáа на-трú-и-пул, нé-сáке дă-с-одзóве* [ПК(Мор)]

**одја** f 'јодна тинктура' ~ лекарство со кое се лекува кожната болест **црвиника** или **црвен ветар;** пред да се стави на болната кожа **одјата** се меша со **прав** од тутун или **катран** (пак од тутун) [ТГ,233].

**одлучи** pf 'реши' (во народниот исказ

поoбично е да се употреби гл. 'реши', но информаторот го употребил “модерното” **одлучи**) ~ *та́ą ви́кą мо́и, ǫна́ą ви́кą мо́и. И-о́н не-мо́ж дą-ǫдлу́чи. Од-де́кą ќи-ǫдлу́чи о́н чи́и е-дете́то. И- о́н ви́кą нą ųила́тǫ: “До́неси е- ди́н ме́ч и-дете́тǫ де́ли-гǫ”* [ЛС(К),110].

**одмена** f 'помош', в. **одмене** ~ *триш блаsej му на та мајка,[ ка изгледала добар син,[ добар син за одмена* [БВ,19].

**одмене** pf 'помогне во вршење на некоја работа, замени' ~ *триш блаsej му на та мајка,[ ка изгледала добар син,[ невеста да му донесе,[ мајка да си одмене* [БВ,19]; ~ *оди ќерко оди, вода да напăлнеш.[ Чекај Ленко чекај и јас ке дом со теб,[ и јас ки дом су теб стомни да ти одменам* [БВ,175].

**ǫдмо́ри*** pf 'почине' ~ *ви́кąт: “Еј другáр! Шо́ пра́јш, до́бąр де́н'!” “До́бąр де́н'! Еве ǫдмо́рąм ви́кą”.* [ЛС(К),116]; ~ *“Ти́-ли-си Ил'о?” “Ас-сум”. “Е ка́к е та́ рӑбо́та?” Ви́кум: “Тӑка́ и-тӑка́, то́а друга́ро, ви́кум, о-изгуби́х”. “Ки-до́јде бе́лки. Ој ти ле́гни си, о́дмори”* [ПК,Д,172].

**о́дмӑн** adv 'близу, веднаш' ~ *пупӑди́атą че́сто пӑта сӑ-нӑјду-ва́лą ус-еди́н ни́јн кумшиа. По́пут нӑ-мужéл дӑ-гу-пика́се то́а. Он се́кǫą нидéл'а а-вӑѓа́л цӑрквӑтą. Цӑрквӑтą би́лą о́дмӑн ду-ни́јнта ку́ка* [ВГ(Ѓ),275]; и: **одма** ~ *“Ка́де-и сӑнду́чито?”. – “До́ма!” – “Бӑрго д-о́ш да-гу-зéваш”. Сус-ко́јна гу-префӑрли́ле ду-се́луто, гу зéле, гу-но́сӑт. Ко́ ќи-гу-ви́де, ства́рно сӑнду́чито нéјно. Одма ги-зéма ца́ревиут си́н сӑта* [ВЕв(Круш)303]; ~ *то́ą тąрго́вецо, тąка́-е на́ли, бǫга́т'ǫ чǫв'а́к се̏ ми́сли нą-пąри́ти, не-зąспа́л о́дмą* [ЛС(К)107]; ~ *и на́м ут-та́ кӑпи́нта ки-си-кла́виш нӑ-се́мтǫ, ки си-ски́ниш ли́с, ки-кла́јш, то́ о́дма ки-сą-нąле́пе и ти ки-си-ши́риш ту́ка, ки-си-кла́виш нą-о́дą-рут или ма́са* [ВМ(Струп)317].

**ǫдна́двǫр** adv, opp. на 'внатре' ~ *А, му-с'а́чи, ми́рǫ му-ту́рąт, ко́сичкą му-с'а́чąт и-по́сли нą-цӑрквąтą ка́ ќе-е о́шти кą-ќи-му-ту́рąт и́митǫ прет-дą вл'а́зąт ąв нéтре, ǫд-на́двǫр ќи-му-ту́рąт и́митǫ* [ЛС-(К),136].

**однéва*** impf 'однесува, носи' ~ *и охчéре, като́ чу та́зи лакарди́е, осло́ше го и му однéвашје ка́та о́трина прјасно мл'аку, и змијéта го изја́вашје* [V,PM,261].

**ǫднéси*** pf в. **однéва** ~ *“... слу́шąјти, мо́рą дą-ме-спрǫвéдети дǫ-до́ма. Дą-ми-ǫдне́сити”. И ти́ą а́јди. Двǫи́цą гǫ-но́сąт до́ма, има́л двą-си́на, а-до́мą н'а́мąл ни́што* [ЛС(К),117].

**одоздола** adv в. **одол** ~ *одоздола иде едно лудо младо,[ се песни си пее и пушки си фрла,[ тој е Ариф ага, тој е море бегот,[ право тој ми трга у наште дворови* [БВ,124]; ~ *еј одоздола едно лудо младо неженето,[ а на анамче вели ем гојвори:[ Аман анамче, колко го даваш твојто бело лице* [БВ,200]; и **оздола** ~ *тамо имаше еден војвода,[ тој си имаше девет момчијна:[ А бре момчијна, храбри јунаци,[ оздола иде силна потера,[ фаќајте пушки, труби трубите* [БВ,137]; в. **јоздола**.

**одо́л** praep **1.**'подолу од дадениот предмет, отстрана' ~ *тогај царјут и клал тел'али да викат, колко јунаци има и нема, да проминат одол конаќут му* [V,PM,159]; ~ *и Госпот послуша неговата молба, гу стори пиле, и летнал, отиде, ја најде нетре на бахчата, дека беши везила тенка камуха одол*

*бел триндафил* [V,PM,227]; **2.** 'кога некои работи се ставени една врз друга, т.е. едната е одоздола' ~ *царјут... го извади да му го даде, хем му наринчја на чобано: "ету ти го давам да го кладеш отдол јазико ти, ама глендај да не кажиш на жена ти, зашто, л'у да кажиш на неа, лошју ке да умреш!"* [V,PM,170].

**одол** adv 'на пониско место од нешто друго, долу' ~ *тóјнака на брáта му вéли: "бráте, мéни ми са пикáи! Ки са попúка от тýка". Брáт му му вéли: "сакăн, брáтко, одóл úма човéци"* [V,PM,126]; ~ *и му рекоха самовилите: "тука о-дол има един страшин арапин, арапинот има една сабја, што вреви: јако можиш да на ја донесеш сабјата, ниа за ти дадеме тасот"* [V,PM-237]; ~ *тогас брат му му вели на лудојут: "сакин, брате, да не ги пусниш, зашто одол има базирѓани, седјат, за уклавеш подин, да сетни бил'а за орандишими"* [V,PM,229].

**Одонáт** top.'име на место, ливади од **онаа страна**' (според некое маркирано место, во случајот од онаа страна на Бутковското Езеро) – поименчена форма, Валовишко [ЈИ,МИ...,166].

**одрéве*** pf 'одговори, прозбори' ~ *тогáс жáбите, кату чýха такá, заеднóч одревéха: "и нúа, сéстру, ки излéзими". И фатúха да излéват по едná по едná, и тóјнака ги утéпуваши да не одрéвет нúшту* (со значење "нешто") [V,PM,29]; и: **одрјави** ~ *авциолиа, кату чу така, му одрјави на царјут: "молим ти, царју, да ида дур на дома ми, та типăра ке да дојдам да ти кажа"* [V,PM,42]; ~ *немаши веки сос каква хвалба да гу хвали авциолиата и му вели: "што му е бакшишут на тиа, авциоли?" И тојнака одрјави: "две аспра"* [V,PM,42].

**одри** pf **1.** 'нанесе удар, натепа, удри' ~ *и кáту глéдаши, земá барлúвојут едná балтúа, и кату гу одрú на пóпот сос балтúата, гу отепá, му га сјáчи главата* [V,PM,125]; ~ *тогас попов син му вели: "е, крив дјавол, дур сега ти беши живот!" и гу одри една бозлугана, гу закопа со сè нетри на земјата* [V,PM,226]; ~ *и он фати с стапот да ја намјари на главата да ја отепа... Он кату ја одри сос стапот, она по стапот си здигна и си завила на неговата шиа* [V,PM,175]; и: **одриј** ~ *как мо рече така, си разл'ути тој и салдиса косата, да гу одриј, и не можа. Тогас чамурџиата една бозлугана салдиса* [V,PM,233]; односно: **одари** ~ *и тогá, като вúде гúздава девóјка, одáри си рăки от главáта и си тијá рéче: "Некá си зéмех л'у-штóто да úсках, когá бјах фчéра тýкана!"* [V,PM,260]; ~ *и тамáн агá б'éше на-вратáта на-пештерéта, и нат-нéк от-гóре дóјде дрýгие óблак и пугăрм'а сас óган, са-фăрли грóм та пáдна та одáри змúјета, штоту б'éше на-кóне* [ВД(ГБ),328]; **2.** 'погоди со куршум, застрела' ~ *јуде изл'ала една змиа л'ута от морету, дур наврах дарвоту си окаци да и јади малкате пилиjа. Ја тој здигна си пушката, ја одри змиата, ја отепа* [V,PM,172]; – формата **одри** место 'удри' не е печатна грешка; може да се допушти дека честата редукција на неакцентираното **о** во 'у': **чувéк, кулéно** и сл. допринесла да се појави и "обратна редукција"; уште една потврда за тоа имаме во претходниот контекст кај кратката заменка 'му' што е регистрирана како **мо** (**как мо рече**

**така**); како втор услов за односнава промена треба да се спомнат честите случаи на асимилација и елизија: **му го** > 'мо'.

**óдрина** f 1. 'лозје во кое лозите се кренати на високо, на кревет врз кој се распослани лозниците' ~ *бúх на-óдринта* [ПК,2(82)]; 2. в. **óдăр 4.** ~ *ką ќи флéзе дóма, уф нéгувǫт двóр úма óдрина (асма), ќá: сублéче кушýл'та, ќá: зăкáче тáм нą óдринта, нă дирéкут. Ут кушýл'та óтвурто сă уф мустáкте* (во шлемот) [ИГ,114]; 3. за заглавниот збор **(одрина) во** Гевгелиско е регистрирана гатанката: **цăрно мéче дрéн трéсе** (одговор: 'одрина') [ИГ,122].

**ǫдромóни*** pf 'проговори, одговори' ~ *кадúата, кату не чúнише хáз да úма таквúј мáлки дéца прéт нéгу, заштó удромáн'аха óни сéкакви лáфови, и такá му речé на чорбаџúата, да ги изгóни децáта от тáму, да не чýјат штó врéвјат двата* [V,PM,25].

**óдăр*** m 1.'кревет' (основно значење) ~ *го пита жената му: "што ли си така, мăжу!" Он и рекла: "кату не сам харно, жену, оморил сам динеска!" Ноа вечјар си заспал харно; утринта, кату стана от одăрот, си уму лицето, вели на жена му...* [V,PM,169]; сп.: **да пумúниш пуд óдарут нą Исус** (ритуал во црквата пред "Христовото воскреснување" кога децата поминуваат под некаква маса која што претставува кревет на кој "лежи" мртвиот Исус); 2. 'дрвена рамка на која има наредено врвки од тутун за да се сушат' ~ *вăркáјте дă-збéрме óдăрто óт ки-зąвăрне* [ПК(Мор)]; 3. 'заковани штици како кревет, поставени на дрво (на нива), оттаму стопанот го надгледува бостанот или лозјето, односно ги чува од крадци'; 4. 'направа во вид на кревет (во дворот) врз кој е распослана лозница' ~ *нáпрąви óдăр нă-лóзста да нé сă-рăсúпе грóјсто* [ПК,2(82)]; 5. 'дрвена направа како маса врз која се одгледува свилена буба' ~ *чим пурáсне гулéма, гăнăрéдат нą-гулéми óдăре и гą рáнат гулéми грáнки. Одăре, крéвите импрáват, крéвите уд-лéси и уд-дăрва* [ПК,2(187)]; ~ *и нáм ут-тá кăпúнта ки-си-клáвиш нă-сéмтǫ, ки-си-скúниш лúс, ки-клáјш, тó óдма ки-сą-нąлéпе и ти ки-си-шúриш тýка, ки-си-клáвиш нą-óдарут или мáса, тóгин бéа мáлце па-мóжиш нą-синúја* [ВМ(Струп)317]; 6. 'веранда, чардак'?! ~ *вá вéчăр ки спúм нă óдăрут* [СК,332] – објаснувањето е од Саќов, возможно дека тој направил превид, имено ако на верандата имало лежај (**одар**) и на тој начин ги помешал поимите.

**óдăрче** n, dem. в. **одăр 5** ~ *сéмтǫ шо-ки-пл'ýске, шó ки-сă-рóе тó, ки-си-клáвиш иднą-нóвина нą-тó едну-óдăрче, ки-си-прáјш или мáса, шó úмиш ки-си-клáјш и нáм ут-тá кăпúнта ки-си-клáвиш нă-сéмтǫ* [ВМ(Струп)317].

**óжąк** m 'стап за разгорување на огнот во **пешта**'? [ЛС(К),95]. Објаснувањето треба да се прими со резерва, бидејќи по сите истражувања што ги имаме вршено во долновардарските, или пошироко во југоисточните говори, заклучокот е следниот: називот **оџак** (или **ожак**) се јавува со следниве 3 значења: **а.** 'ѕидан отвор над огништето, стигнува до над покривот на куќата и низ него поминува димот', **б.** 'поткренат простор до огништето, служи за одмарање, обично на постари луѓе' ~ *тúą билú трú,*

*четúри бра́та. Тúą рąбóтąт, óн сéдąл нą бáųąта, нą-оųáко* [ЛС(К),110]; **в.** 'привремено огниште во дворот заградено со неколку камења' – слични се објаснувањата и кај В. Будишевска. Веројатно работите се измешани со називот **ужег** 'запалено но недогорено парче дрво, гламја' во кој се крие гл. **'жегнува'**. Односнава зборoформа ја констатиравме во спомените на Трајко Ќехаев од солунското село Ватилак, објавени од Љ. Милетиќ во сп. "Македонски преглед"

**ожéни** pf **1.**'организира стапување во брак на маж со жена (обично младич со девојка)' ~ *тогас тојнака му вели: "брате, јазе познах, ча ми милуваш и сакаш да ми ожениш. И јазика некем да ти престӑпнам речта, но богатска мома некем да зема"* [V,PM,85]; ~ *та хóџата тогá ки нáјди едúн човéк cóc пáри, ки гу чúни пазáр едúн вéчер да гу ожéни cóc онáја женá; васа нóшт на мрачúло да cá; ниту тóј да га вúди, нúту женáта нéгу* [V,PM,11]; ~ *аку сакаш, да ми ожениш, требýва да ми га дадеш хизмиќарката ти... Брат му, кату чу таков одговор, заедноч отиде... и гу ожени* [V,PM,86]; **2.** – **(са)** : **а.** 'стапи во брак девојка (жена) со младич (маж), се омажи' ~ *са исмами уврејката, гу зема, са ужениха двата, и дур на годината, уврејката родила две дечјунка от него* [V,PM,224]; ~ *и сéтне момáта са огодú за едúн дрýк от сéлоту и са ожéни и породú до три сúна, штото сегá ч'ол'ак кату тјах нéма на јунáсту, штó са врјадни да дúгат ду пéтстотúн окú* [V,PM,-260]; ~ *имашја адúн человéк стáра мáјка млого, што не мóжеше нитý да хóди, нúту да гледа ут стáрус. И рéче на синá си: "Сúнку, нúту да ни тú е прóсту, аку ни ма ожéниш"* [V,PM,263]; **б.** 'стапи во брак младич со девојка, се ожени' ~ *и ќосéто остóрили лакардúа сас баштá си, визúрја: кóј шта зéме от незикáна мóми? – кóј донесја жúвата вóда. Ја ќосéто ни глéдал да са ожéни* [V,PM,257]; ~ *нą-рӑкúте-му имáлу гул'áма книгą и нą-кнúгӑтą билó нӑпúсӑну: "Кӑтó пручӑтéш тӑ́с кнúгą, јá штą-ċтáнą и штą-cą-óжӑн'ą зą-тéб'ą"* [ВД(ГБ),330]; ~ *кату ја зе детенто момата, си ожениха. От две-три дни сетне ету ти един крив куц от самовилите иде каде него* [V,P-M,226]; ~ *един човек по дно времја и седјал на едно касаба, имал сирмае, харно работиши; дојде на иликиа, си ожени за една вдовица жена. Кату си ожени, припадна много сиромах, и женатa му тешка са чини* [V,PM,161]; **3.** изр.: **г-ужинú-ли** (= дали стори некоја непријатност, пр. дали скрши нешто?).

**ожјадни*** pf 'почувствува потреба од пиење течност, обично вода, ожедни' ~ *пуснал сугарите на езера, водата ја беха смрӑкнали; тогас сопразна винуту на езера и, кату ожјаднаха ламите, го испиха винoту, си са опиха* [V,PM,185]; ~ *кату и дошел на самовилскиот бунар, беши ожадн'ал за вода, и бунарот кова не имаши* [V,PM207]; ~ *да туриш сунгарот нетре на езера, да смракни водата, и да туриш на вода место винуто: ламите кату за ожаднјаат, за гу пијат винуту* [V,PM,185].

**оживен** adj 'кога нешто егзистира бурно, активно' ~ *ер как да бида друмут и ако не е като по-*

*наприд, ама па сѐ си останува оживен сус људа и су трговија* [МЕ(Р)72]; ~ *во цаде като ув елимцко време така и ут ка дујдеа Турците па и ду сеа ăј идно уд најоживените су л'уда пăтишта* [МЕ(Р),72].

**ожувјаи*** pf 'кога нешто што не покажува знаци на живот ќе заживее, пр. цвеќе, но во приказните и за човек' ~ *видел нетри мома умрјана. От-тука, оттаму фати да ја побарова, ја фати за гăрлото малко, зăрното кајдиса от вунка, момата ожувјала* [V,PM-214]; ~ *дојдоха две змии да фатиха тамо да са борјат; кату са борјаха, едната змиа падна, са оклава, другата пак зема една трјавчина, ја маза по устата на оклаваната змиа и ја ожувјала* [V,PM,217]; и: оживее ~ *óнạ стạнýвạ пипирýдạ, квạ-ќи-гу-прọбýши, квạ-ќи-ọживéе, нáли! От-тúи пеперýди ọстáвјạт с'áми* [ЛС-(К),136]; ~ *напкум царувут син а зел за жена. Братјата и чуле, зашто оживела сестра им, ама не знајале дека е. Рекле: "Ад да са чиниме просјаци, просештими са по куките, ки а најдиме!"* [V,P-M,270].

**ọзáт'** adv, opp. на 'напред' ~ *тáм дé фатúха да-жнáт сифтé зл'áва идúн зáјạц и му-фăрл'ават страпóт-му си-уидúса драж'áлитó-му, фл'áзи на-газóт. Фатú да бăга зáјицут, за-да-си-скрúј на пи'ен'úцата и страпóт ọзáт' вúра жн'é* [ВБ(В),344].

**ọзгóра** adv 'од горната страна на нешто' ~ *и тúạ сạглáсили, рéшили дạ-гọутéпạт...А-óн мýдạр. Клáл едúн трýп ọзгóрạ и-гọ-пọкрúл сọ-кéбитọ, óн пọт-крéвитọ. И-тúạ флúзạт, нóкнọ вр'áми... бáгạ, бýгạ, бáгạ, бýгạ, излúзạт, óдạт, си-легнáли. Рáнто... си-мúи и вúка: "Ej тáа вéчạр, вúкạ, еднú мýви, еднú кóмạри ме-јạдéа"* [ЛС(К),117]; и: **ọзгóри** ~ *тạкá ќинạпрáјми в-еднá сóбạ висóкọ, кạт нạ-крéвạт, и ọзгóри ќи-пọстéли-ми б'áл чạршáф и-ќи-нạфạрл'увáми лúстạ ọт-цạрнúца кạт-ќи-изл'áгạт цăрвито* [ЛС(К)136].

**оздрави*** pf 'кога некој ќе се ослободи од болеста, т.е. ќе се излечи' ~ *на Бóга си мóлиши, садé здрáви да му дáва на нéгу и на женáта му. И Бóг дадé, принихá мăра женáта му и полéка-полéка оздравјáла, са чинú хáрно* [V,PM-14]; ~ *рибата гу зема на гăрбо, гу извади оданат морету и му вели: "ти са мол'а да питаш и за мојта рана со што да ја оздравја", оти рибата имала лоша рана на гăрбо ú* [V,PM,86]; ~ *цáрјут, што седјáл áф онúа конáки, и бúл мóшни бóлин... калúнката на цáрју га закарá пóнýда. Цáрјут, кáк хáпна от калúнката, оздравјá* [V,PM109]; ~ *ти са мóл'а, нá ти и еднó шишéнци, да нал'áиш мăра вóда да ми докáраш, да си омúам óчите ки ми оздрáвл'аат!*[V,PM,40].

**оздравјава** impf 'се ослободува од болеста', в. **оздрави** ~ *по две-три дни фатиха да му услекнуват добиците, и едно дете от млогуту сипка, што имаши, дури веки кокалиту му са гледаха, ама ниту омираши, ниту оздравјаваши* [V,P-M,40]; ~ *он па му вели: "јаз отнапрет на Стамбол, на царскиј син му ослепех и двете очи; и колко хекимции си собераха, не можјаха да го оздравјајат, и царјут сите ги заколи"* [V,PM,167].

**ози (си)*** (< вози) impf 1. 'се движи седнат во некакаво превозно сред-

ство'; **2.** 'се влече' ~ *утринтá бишкáринот станá, глéда бúшката, пáк га нéма, áма на рáнината бéши пáднало слáна, и кáк си óзиши вăжето, пăт направú* [V,PM,116].

**Озрем** (и: **Оздрем, Озрен**) top. 'име на рид со лозја'. Ј. Иванов допушта две можности: според лично име, но пологично од стсл, **зьрѣти**, односно **озирати** – место од кое може да се набљудуваат лозјата (с. Височен, Драмско) [ЈИ,МИ...-166].

**оѕаде** adv 'назад' ~ *да нема шубе да не ги открават кату жниеше, ги вăрзуваши и снопите; и кога са повратил оѕаде да види, дали стојат снопите, кога гледа, две или три снопи санким човек ги караше* [V,PM,82].

**оѕат** praep 'укажува на положба откај грбот на некого (на нешто)' ~ *сетни отиде и на удајата, дека беши керка му, и л'у влезе нетри, оѕат вратата гу најде кепиту и гу зема* [V,PM,35]; ~ *тамо, дека чуваши, едвам дојде една страшна ламја, ревјаши ешти от далеку; царјувут син, как ја виде, млого си оплаши... и са скри оѕат корен'ут* [V,PM,219].

**оицка** f 'натпревар' (?) ~ *децáта познáха, чá ке дá ги расúпат, побегнáха от тáмо, отúдоха тýка-тáмо. Тихúса, голéмојут нá éдна оúцка излезé пăрв, фатúха, гу чинúха цáр, и тóјнака кату си чинú цáр, втóриот му брáт гу чинú визúрин* [V,PM,129].

**ој** interj 'за повикување' ~ *му велú гимиџúата: "господúне, óшти нéма да úдими на господáро? Отговорú тóј и му велú на гимиџúата: "óј гимиџúа, брáтку, óшти нé е врéме да úдéми на господáро"* [V,PM,14];~ *отúде викнá еднú хамáли и му дáва пет грóша, хéм му вéли: "óј хамáли, нá ви пет грóша да гу издúгнити товá жрјáпче от тýка"* [V,PM,120]; ~ *ој мори моме, кутра Елено,[ кажи го, кажи брат ти Марко дека-ј.[ Еј бре вие Геги, Геги Јарнајути, сега тука беше, не знам дека отиде* [БВ,68]; ~ *тогáс кăрпáчинот му велú на тел'áлот: "ој тел'áл, éту од мéника úма шејсéт хил'áди грóша и, аку артирúса дрýг пóвики, пáк да дóјдиш на мéника?"* [V,PM,18]; сп. **ој Милка** - обраќање кон девојка, жена што многу скита, што не е сериозна [ПК,-2(187)].

**ојгун** adv 'добро направено, што одговара' [BV,120]; ~ *нé мé-ј ујгýн кá-óдум уф-нúхка, óтпăт ми-сă* [ПК(Мор)].

**ојна** f, bot., во описот на говорот на с. Кула, Серско, називот **ојна** се објаснува како 'смрека' [ЛС(К),-96]. Во блиската регија (Драмско), Ј. Иванов го запишал top. **Хојнáка** (с. Ливадишта), и го изведува од 'хвојна', стсл. **хвоина**, односно **ојна** [ЈИМИ...213].

**ојнáк** m 'човек што не држи до ветеното, што е непостојан' [СК,332].

**ојска** f в. **војска** ~ *тамошниј цáр са случи да ýмри, и останáло санот му на цáрчината. И на ониа дни úмаши кавгá сос дрýг цáр, беши собрал ојска* [V,PM,8]; ~ *тога царо зарадуван прашил јă, што иска да хи даде? Тја му искала нова кадилук, от де тја била, осем товара алтанјă и двесте души ојскă, да ја отведат ду градо хи* [V,PM,283].

**óјќе*** impf 'сака' – архаизам (записот не е погрешен, но зборoформата се среќава само во песна) ~ *лéштевичке, бéрберичке,[ збúри пéна да-рýчаме,[ óјќам, нéјќам,[ пúле ми е загинáло,[ óд-мóре дó-морé,[*

*до-царо́ви дво́руве* [ПК,2(229)]; од истиот корен во малешевските говори (со кои граничат југоисточните) запишавме: **не хте** (= не сакаше), но комплетната парадигма ја немаме констатирано.

**ок** m 'дрвото што го поврзува плугот со јаремот, во други говори **гредел**' [MS,s,77]; сп. **оќ** 'воиште на кола кога ја влечат 2 коња' [ПК,2(82)].

**ока** f 'стара мерка за тежина, поголема од кгр. (1280 гр.)' ~ *му ве́ли на ца́рју: "ја́зе, ца́рју, ти са ција́нем на те́бека да ти но́сам дъ̆рви со́с 40 мули́нта, а́ма те́рам да ми напра́виш де́вет оки́ еди́н чакма́к"* [V,PM,107] – во текстот се среќава проширена употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: **но́сам дъ̆рви;** за ова в. во граматичкиот дел; ~ *и кату ги виде ерген цар, и рекла на бахчеванџиата да му даде неколко оки јабалки* – случај на употреба на именка во служба на атрибут, како придавка: **ерген цар** наместо 'царски ерген'; ~ *ти́ą тинки́ј, пу-петна́јсе ки́ла дъ̆-ла́гиш адна́ тинки́а и́ма. Двъ̆на́јсąт адно́ вре́ме те́глише ста́рјут, двąна́јсąт о́ки. Сја́а петна́јсąт ки́ла и́де адна́ тинки́а* [ПК2(288)]; ~ *ахтаринот беши многу сиромах, и нетри на дуќанот му немаши многу сирмија: ако имаши една ока орјахи, една ока имиш* [V,PM,34].

**ока́т** adj 'снаодлив, т.е. тој што се движи, односно контактира "со отворени очи" ' ~ *да-зна́·, ока́т съ̆ви́ке то́·, дъ̆-зна́· шо́ тре́бе дąпурда́ве, шо́ тре́бе да ку́пе* [ПК,-2(241)].

**окачи*** pf **1.**'постави нешто на високо место' ~ *ја најдоха умрјана момата...ја кладоха нетри у сандукот, ја здигнаха, оттамо ја занесоха на царската чешма, близу имало дрјаво високо, тамо ја окачиха* [V,PM,214]; **2.** – **(си)** 'се искачи на повисоко место' ~ *и кату виде дјаволот, ча гу тера уврејнот, си окачи на един брјаст на врахот. Уврјајнот гу виде, ча си окачил, отиде и тој си окачи на брјастот* [V,PM,224]; ~ *си окачи умовитнојут гори, и лудојут, как виде него, и тој сос гриндата и сос каминот си окачи гори* [V,PM,228] – во текстот среќавеме остатоци од некогашниот назален изговор **(гриндата)**; ~ *заеднош ламјата са варна да бега, но тој ниту светилуту изгасна, ниту са оплаши от неа, туку си окачи на јабалката* [V,PM,219]; ~ *Тогас си обăрна та и видел гори на дрјавото, та и видел сандукот, што лăскаши. Си окачи гори, сандукот дол гу извади* [V,PM,214] – во текстот го среќаваме глаголот **извади** со значење 'симна'; сп. уште: **окаци (си)** ~ *јуде изл'ала една змиа л'ута от морету, дур наврах дарвоту си окаци да и јади малкате пилија* [V,PM,172].

**окачува** impf в. **окачи 1.** ~ *кату чу царјут, много си нал'ути и от јад пукна. Тогас чамурџиата зева кон'ут, ја окачува нивјастата, и царјувото дете неговото кон вјахна, и чаморџиа пишак, отидоха на татковината му* [V,PM,234].

**оклаве*** pf 'убие' ~ *беши услекнала на јагненто мајка му, да остана без мајка; да фатих една кучка, цо* (sic!) *беши родила тогас, оклавах кучинтата, да кладох јагнето, саиши* (= цицаше) *от кучката* [V,-PM,182]; ~ *и един ден, кату играиха, си скараха, едната змиа а удри на другата, ја оклава, пак третата зема една трјавичка, ја*

*кладе наврах уклаваната змиа, та ја ужувја* [V,PM,209]; ~ *отиде на тајл'акот, му вели: "ету царјут ми пушта на езера да оклава двете лами"* [V,PM,185]; односниов глагол (без префиксот **о-**, во формата **кăлве**) го имаме констатирано во други долновардарски говори со значење: 'удира, тепа' ~ *о-наќăлвá дéтто за-нúшто*, односно: 'реже, прави да биде ситно' ~ *на ичúца си-кăлвахме мéсо* (со удари со секирче го ситнеле месото, наместо со машина за мелење) [ПД...].

**оклаван*** adj 'убиен' ~ *дојдоха две змии да фатиха тамо да са борјат; кату са борјаха, едната змиа падна, са оклава, другата пак зема една трјавчина, ја маза по устата на оклаваната змиа и ја ожувјала* [V,PM,217].

**окно** n **1.** 'преграден дел од прозорец' ~ *и о(т) три дни сéтнé са éви адúн ч'ол'ак на окнóто и рýкна: "Побрáтимје, нá ти за захмéте и за мл'акуто, штóто ма хрáнешје!" И фăрли прóс* (sic) *окнóто аднá зашúена тóрба и штéше сабри кăштата, катó фăрли тóрбата* [V,PM,261] – предлогот 'прес' во долновардарските говори се јавува и во формата *прóс,* како што е во контекстот, но тоа не му било познато на редакторот и затоа зад односнив збор напишал (sic!); **2.** 'еден дел, преграткa од дисагите' – вид торба од дебело платно со 2 "окна", згодна за товарење или за носење ~ *вéле, вéле éм гојвóре:[ "Ајде мáјко, стáра мáјко,[ нáпăлни-ми мáле мишинлúј дисáги,[ еднóто óкно тýрцки жăлти лúри,[ дрýгото óкно бéли мицăдúи"* [ПК-2(273)]; **3** 'преграткa од направата во која се оставаат лажиците' [ИГ-,127]; **4.** 'дел од направата **примка** којашто служи за ловење птици, еребици. **Примката** е составена од повеќе крукчиња направени од влакната на опашот од коњ; тие крукчиња се викаат **окна**' [ТГ,388].

**околúа** f **1.** 'реон, покраина' ~ *са причý на сúчката околúа тáмо, ча и дошéл едúн трагóвец млóгу богáт, и сúчките човéци гу вúждаха, ама не мóжаха да гу познáјат* [V,PM,15]; ~ *фатиха тил'ал да вика по сичка околúа, вел'ајке така: "чујте, сел'ани, от царјут има повелиа, на тој сиромах никој ништу да не чини лошу"* [V,PM,15]; ~ *áрно áма санастрвúла едня мéчка и сéкуј дéн му-земувáла пу-еднá óфца. И вóа човéк разглáсăве* (погрешно пишува: **разгласáве**) *низ-нéговта околúја дали ќа-се нáјде нéкуј да-а-унúште мéчката, нóго ќе-гу-наградe* [ВГ(Мир),273]; **2.** 'близина, околина' ~ *фатили од мăра дни сетне правцјате да влеват сами нетре на морету, да са одавјат тамо: ближните си одавиха сички, и от околиа оставили чобаните* [V,PM,-193].

**около** (и: **óкулу**) praep **1.** 'за означување на приближна вредност' ~ *Димúтре му-вúка на-пандýрут: "Мúцо, óди зéвăј ăднó кúло ичумéн, стó кúла (кúло ќи-бúде óсум кутúи, тúја-сă пý-двăнáјсет, óкулу стó кúла). Оди зéвăј, вúја пцéта нé-се придáват, дă-и-изгóриме тýка"* [ВЕв,296]; **2.** пространствено (укажува на заобиколување на некого или нешто) ~ *ќи-трăгниа зă-кăдзéтут... кóа ќи-стúгнеа дóма, дузéтут, тúе шо-бéа устăнáти тáму ќи-зăпáлиа óгин... и сăта тúја сукóјна, кóли, си-вăртиа, ă-вăртиа нивéстăта укóлу óгинут* (дел од свадбениот церемон-ијал) [ВЕв(Ил),-

307]; ~ *тога вл'али короконџ'урето и ја изјали, чревăтă хи клали около воденичките камене, пак бискитe хи на цифоне* [V,PM,-287]; **3.** временски: 'приближен термин' ~ *óкулу Питрóвдин...~ околу... 17 година тога рече на мајка му: "мале, да идиш да ми тераш царјувата керка! Сакам да са женим"* [V,PM,88]; ~ *áрно áма тóа бúло нóго л'ýто* (пишува: **лýто**) *и сúте офчáрски кучúн'а са-рaзбе-гáле.Околу срет-нóќ мéчката úде. Офчáрските кучúн'а сa рaзбéгават, а малéчкото кýче ú-се-фрлúло на-вpáто на-мéчката* [ВГ-(Мир),273].

**óкул–óкул** adv 'наоколу' (скратена форма од **óколо)** ~ *и си фарлú уч'úт'а, пугл'éда на стр'ăш'та А лéксандрóту и вúд'а инó м'áсту млóгу хýбаву стулúсану óкул – óкул с'é сăс стр'éбру и мáламу* [MS,t,60];

**октакóш'а** num 'осумстотини' ~ *са јас сă рудúх на хúл'а октакóш'а éнининда ин'á* [MS,t,87].

**октóмбри** m 'есенски месец (X)' [BV,120].

**оку** n **1.**'орган за гледање кај човек или животно' ~ *úмаш' кáк и ти да му гу звáш' на н'éгу укóту, амá тр'ăбува да ти гу звáј тóј и дрýгуту óку* [MS,t,57]; ~ *му-вéле:"Ќи-ти-гу-извáдăм óкуто". – "А бе, кăк ќи-ми-гу-извáјш?, вéле. Јáс уд-óгнут тă-извáду, па óкуто ќи-ми-гу-извáјш?"* [ДК,137] ~ *утúди на брáт-ú му-р'éч'и: "ми брăка иднó óку?"* [MS,t,51]; ~ *ричé Гóспот: Сфитúло на снáгата и óкуту му. Окуту áку ти и чúсто, сăта снáга ти сфéтена; па áку тú и óкуту лóшо, сăта снáгата ти и тéмна* [MV,K,264]; и: **око** ~ *му рекла: "Иди направи един сăндăк толек, штото да можеш внетре в нег да стоиш прав, на средăтă да кладеш едно сăрче колко једно око, извнетре да сă закл'уча и да са откл'уча"* [V,PM,280] – специфичното образување **толек** наместо 'толкав' (форма нотирана во Зборникот на Верковиќ), иако не е типична за македонскиот јазик, особено не за говорите што немаат допир со српскиот јазик, сепак ја сметаме за реалност, бидејќи при дијалектните истражувања во Гуменџа (јужно од Гевгелија, за жал денеска во Грција) запишавме: освен **тóлик** и **кóлик**; ~ *садúла Гéла босил'ак,[ на сýха хрúда без јóда,[ јóда нéма да го вáди,[ плéта нéма да го грáди,[ Гéла си óчи цăдúла,[ та си босил'áк вадúла* [ПсС(З),70]; **2.** изр. **му ни фáти укóту** (= остана разочаран од нешто, не му се допадна ) ~ *"и тú úмаш' хáк да гу уклавéш' н'éгу, да сă пукáциш' на џ'амúјата, тóј пак да стуú удóл, да сă фăрлиш' тú на врăх н'éгу!", сă почýди нóс, му ни фáти укóту, за да ја стóри тáс рáбута* [MSt,57] – во контекстот има специфичност во линеаризацијата: кратката заменска форма и глаголот се разделени со негацијата: **му ни фáти укóту; на око му влези** (= му остави силен впечаок); ~ *излези една мечка, идиши по негу. Попот са вăрна и га виде, мошни на око му влезе и га зал'уби; мечката от попот останала трудна* [V,PM,106]; со блиско значење: **óчте да-ти-устáнат уф-нá** ~ *лигнýве-си; áма тáа згрáта пулúло, куту пулúјна злáто, óчте да-ти-устáнат уф-нá, лăске* [ПК,2(263)]; **имах на око** (= планирав, сакав нешто да сторам) ~ *ув неа јас имах на око прăвно и прăвно...* (недостига натамошниот текст) [ME(P),70]; **тăкá ми-испăднá уд-óчите**

(= силно го замразив ) ~ *тó· сéга сáмјо кăжáл: "Тó· дéф тăкą́ ми испăдна́ уд óчите, дáјте-ми éдна бăлтúă ќó-дум и нéго ќо·-фáтум, ќó·-дунéсум и дéфо"* [ПД,160]; **да ти не-је уд око!** (= се кажува кога некој добро изгледа, односно кога е поправен) [ТГ,247]; **óчи пра́вум (бăркум)** (= ништо не работам, го губам времето) ~ *шó нé испáднувиш нą вóнка мáлце, шó прáвиш цéл дéн дóма? – Очи прáвум (бăркум);* **óчте ми-пубилéе** (= така се изразува, се жали тој што многу време очекува некого, со поглед управен кон правецот од каде треба да се појави); **да си отвориш очите** (= да бидеш внимателен, да не дозволиш да те измамат) ~ *ету тóлку пари ти остáвам, толку стока, ниви, лозја, бахчи, кашти, олóви и другу, што úмам фрéт тúнака ки ги повéлиш, áма да си отвóриш óчите* [V,РМ,7]; **óште óчте му глéдат** (= се кажува ако вдовица се премажи бргу по смртта на мажот ѝ) [ПК,2(187)]; **за побегна, де ми глендат очи** (= ќе заминам одовде, ќе одам било каде) ~ *ú вели: "мале, мила мале, јазе как за вјахна таткова ми кон'а...за побегна, де ми глендат очи, и ошти еднош да си не видем тука"* [V,РМ,183] – сп. специфичност во зборoредот: глаголот и заменката се разделени со негацијата (**да си не видем тука** м. 'да не се видем тука'); ~ *"дúрму тăј рáбутáта, скóру да стáниш' хазăр' и да си пóјти, д'е ва гл'éндат óчи, éзми си и тýс синдýч'ą, нăтр'ą тúсă сúч'кат'а парă!"* [MS,t,57]; **почнáл дą-и-белéе óчте** (= се кажува кога некој губи свест) ~ *сą-грабнáле и Ѓýптино пǫчнал дą-и-белéе óчте, а змéо гǫ-питáл шó тóлко сą-кукóте* [ВГ(Мир),272]; **пуглиднáл пуд óко** (= кога некој на брзина ќе погледне некаде со намера да не биде забележан) ~ *и лисúцăта ки-му-рéче нă-вăлко: "Ама ко·-ки-влéзăме уф-мéне, сáмо прăт-тéбе дă-си-глéјш. дă-нé-дúгиш глáва нă-гóре".Уф-тó· врéме вăлко пуглиднáл нăгóре пуд óко и шó ки-вúде; рúби* [ВД(Пат)286]; **и си-фąрлú уч'úт'ą** (= го усмерил погледот, погледнал во одреден правец) ~ *си фąрлú уч'úт'ą, пугл'éда на стр'ă-ш'та Алéксандрóту и вúд'ą инó м'áсту млóгу хýбаву стулúсану ó-кул, óкул с'é сăс стр'éбру и мáла-му* [MS,t,60]; ~ *лéже тáм пуд-ăнă-сéнка, ко·-пýле ăну-пúле цúфка нă ăнă-дăрвúче и вó ко·-си-фăрле óчи-те, пýле тáму ăнă-змúа сă-дéбе ду-сидéлту дă-му-ј-зéвą пилúшчăтą* [ВВ(Крон),312]; со исто значење: **убăрнáл óчи** ~ *"Арну, чéду, áрну! Ами кóј тă-нáучú тăкá спóрно дă óрăш, сúне?" Урáчут убăрнáл óчи нă-нéбту: "Гóспут, дéду, Гóспут мă-нáучú, óн е-врéдин зă-сé нéшчу"* [ВВ,-310]; **ни óко нé удвăрзýва** (= не погледнува) ~ *му-дунисýва кáфе, ни óко нé удвăрзýва кади-нéа тó дéтито. Пýле, óн му-ă-прá вáа рă-бóта* [ДК,132]; со исто значење: **óко нé фăрл'а** ~ *вóјден тáка, ýтре тáка; двé-трú пăти тúшле – нéма. Дéтто нé пругувурýва су-нéа úч. Око нé фăрл'а. Ину-дéн сă-рăзбул'ýва тáтку-му, крáлут* [ДК,132]; **óчи ни дéка, тáм ни глáва** (= се кажува кога некој е без ориентација и движењата му се непланирани) ~ *чúчо вúке: "Ас úмум двé ќéрки, ти úмиш снáј млáди, тáмо áк ги-устáвме тáа ќи-стáне гулéма бел'á. Пóáрно, вúке, óчи ни-дéка, тáм ни глáва"* [ПК,2-(357)]; клетва: **гóспо зă-óчте дă-му-фáне** ~ *"Дéка-ј, вúке, тáтку-ти?". "Тáтку-ми, óдăхме уф-Исúн чаýш,*

*зимá гу-издạдé-гу на-гăрчќо: евзýл". "Арáм, вúке, да-му-бúде, гóспо зạ óчте да-му-фáне, тóлк гудúни шó-сте гу-рăнúли"* [ПК,2(357)] – во контекстот срекаваме несоодветна употреба на кратката зам. форма за неправ предмет **му** наместо формата за директен објект 'го' (**гóспо зạ-óчте да-му-фáне**); со ова и со многу други примери се потврдува она што го имаме истакнато во граматичкиот дел: дека нивелирањето на падежните форми кај заменките во овие говори е прилично напреднато; сп. уште: **лоши очи** — трудната жена не треба да шета по селото бидејќи има луѓе *сус лоши очи па можат да а урочат* (= да ѝ сторат некоја маги- ја) [ТГ,104]; — ако непознат човек дојде во куќата каде што има новороденче, пред да поминат 40 дена, и ако го помилува детето, тогаш, по заминувањето на гостот детето го ставаат на местото каде што тој седел и ќе го *затракал'ат* (= превртат) *за да не гу фате уд очи – да не гу уроче* [ТГ,116].

**окọкóрен*** adj 'кога некој има втренчен поглед', в. **очеклен** ~ *чúниш сáке да-т исплáше, утвурúл адни óчи окọкóрени* [ПК(Грам)].

**окумýш** adj 'образован, способен, начитан човек' [СК,332].

**ол*** m, zool., Bos Taurus (в. **вол**) ~ *за јáм и јáс л'ăн, за пóда сăс óлувéту да му дáм óда да пúјат* [MS-t,65]; ~ *за сă нáјада хýбаја, за му дáм и на óлувéту да идáт, за му дáм и пл'ăва* [MS,t,65]; ~ *сегá ти порăчувам: ету тóлку пари ти остáвам, толку стока, ниви, лозја, бахчи, кашти, олóви и другу* [V,PM-,7]; ~ *една жена си имала еднă сојă дăштерја и другă завареницă. Нехинăтă си миловала много, пак завареницăтă ненавиждала, бахтала и ја праштала да паса оловето* [V,PM,286]; ~ *да му ни устáни ни урáлу ни ш'óгуд'ạ и óлувéту да му б'ăгнат* [MS,t,77]; во примерот што следува има траги од назалниот изговор ~ *тýс óл úма на грăбó фрăнгăрăц* (= црв јагорец) [ПсС(З)-,67].

**олạџáк** 1.adj 'вистински' ~ *тáтку му и мáјкă му олаџáк си прăкăжувáле: "цáрут гулéма вујнá утвурúл, вóјскăта а здрубúл; имáло нúкоа дујнá-ѓузилúјка тáм, зạ нéа сă тиnáл"* [ИГ,114]; **2.** 'можен, иден, што се очекува да биде', сп. ~ *зéт олạџáк* (кога постојат индиции дека тој ќе биде зетот) [ПК(Мор)] – турц.

**олеле** interj 'изразува болка, жалење' ~ *тојнака пита на жена му и на баба му, дека е дјатету. Баба му, сос сăлзи плачејке му вели: "олеле зетју, на свадбата јангăн са чини, дјатету изгорја!"* [V,PM-,94].

**олски** adj 'нешто што се однесува, односно што му припаѓа на **вол**' (во крајната источна периферија се реализира како **ол**) ~ *и тојнака отиде, зема девет олски мрăша, ги враза узад кон'а сос девет чингел'а... И кату са очиха узат кон'ут олските мрăша, фати да јаде и си закачи за деветја ѝ глави сос деветја чингели* [V,PM,78]; ~ *слăнцето им вéлиши: "и вúа сти хáрни, áма нáј-мáлката, Ангелúну, е нáј-хáрна". Тéнака од јáд што да чúнат? Отúдоха, га измáжаха cóс óлџка лáјна* [V,PM,132]; во контекстот прави впечаток дека личното име од ж. род **Ангелина** во номинатив завршува на **-о**, односно со редукција на **-у**: **нáј-мáлката, Ангелúну, е нáј-хáрна**, што претставува потврда за нефункционирањето, или на делум-

ното функционирање на категоријата род во југоисточните говори.

**о́лушум** m 'синко' ~ *ни́м о́ди са́м, о́лушум, о́ти е стра́шно* [СК,332].

**о́лӑн** interj 'бре' ~ *о́лӑн Ми́цо, зӑш'о́ сто́јш ту́ка са́м?* [СК,332]; ~ *шо́ сӑ-сме́јш о́лан; ма́н-ми се уд-гла́ф-та, о́лан* [ПК,2(82)]; ~ *това сиромах кату си напи вода, рече на дјатету, без да знај, ча он га има правена чешмата: "их олан, побратими, какви будали л'уди има по земјата? Да имам толку пари, јазика хождам да открадам куумџиовата жена, а не да чинам тука чешма да пиат светот!"* [V,PM,67] – во текстот среќаваме употреба на конструкцијата **има (нема) + глаголска придавка** и тоа во првичната форма: **га има правена чешмата**; ~ *и л'у гу виде, му рече: "поможи Бог, јунак!" – "Дај ти Бог добро!" Пак авџиолиа му вели: "ама јунак што си, олан побратими!"* – турц.

**омадри́** pf 'стане разумен, послушен' ~ *и то́ј, като́ не мо́жеше да е омадри́ на лафуве́те, са зач'у́ди, как да напра́ви. И бје́ше време́ту зи́ма, и фати́ ади́н сн'ак, адна́ форту́на, и хи ре́че: "Ма́јку, аку мо́жеш да приспи́ш тази нӑ́ш на керами́дите отго́ре на кӑ́штата, шта та оженем"* [V,PM,264].

**ома́жена*** adj 'жена што е во брак', ~ *ако си дојш пред Ѓурѓовден,[ ти ке ме најш армасана,[ армасана немажена,[ ако си дојш по Ѓурѓовден,[ ти ке ме најш омажена* [БВ,164].

**ома́ла** f 'вид лесна несвестица од преумора и глад, односно од голема жештина' [СК,332]; **во случајот:** од преголема изненаденост ~ *уз-бӑлти́·та, а-бре, а-бре гу-нӑсе́чуве, то· дӑрвуто пӑжди́не, па́ри пӑлӑн уф-не́тре. Удде́л па́ нӑ-бра́т му-кӑжа́л. Удде́ле зӑ·дно. Па́·рте ка́ виде́л, зна́чи, о́мӑла да му-па́дне* [ПД,161].

**омакан*** adj 'натопен во течност' ~ *така сетне домакинот поклонува три поклони, и попот земува литургиата, ипсосова и псалит "достојно ест", хем раздава попот на сички по една хупка, омакана сос вино* [V,PM,251].

**омами (се)** pf 'кога некој ќе стори нешто што не треба, т.е. ќе се излаже' ~ *с-легна Марко, дремка го навали,[ па достаса Јуда самовила,[ она беше на висока тумба,[ омами се това летно сланце,[ да го свале Јуда самовила,[ се фатија на јуначки нозе,[ се фатија борба да се борат* [БВ,28].

**омди́са** impf 'очекува, се надева' [B-V,121]; ~ *ич на̨-не́го ни́м да-умди́сиш* (= немој да се надеваш дека ќе ти поногне) – турц.

**омира*** impf, в. **омре** ~ *по две-три дни фатиха да му услекнуват добиџите, и едно дете от млогуту сипка, што имаши, дури веки кокалиту му са гледаха, ама ниту омираши, ниту оздравјаваши* [V,PM,40].

**омира́ло** n 'смрт, умирачка' ~ *ту́ка на го́рата изле́зоха де́ветмми́на хајду́ти, на собле́коха, на гу земa̋ха си́чкото има́ни, и от омира́ло, што куртули́сахми, па́к берика́т* [V,PM,22]; ~ *ониа другите л'уди, што беха на корабјут сос момата, сос лошо омиралу беха умрјали, ги фарлиха нетри на морету* [V,PM,212]; ~ *и кату останала трудна, ја не имаши от радост. А ли дошло времја за да роди. Пӑрво викнали две стари баби, за да ја отродат. Царицата, от млогу болки, дојде дури на крај омирало*

[V,PM,275] – се забележуваат 2 посебности: прво во врска со збороредот – глаголот и заменката се разделени со негацијата – **ја не имаши от радост**, второ: присуство на адверсативниот сврзник **али** – **али дошло времја за да роди**; ~ *га земá човéкот змúата, га кладé на пáзвата му, чинú илúк на змúата, га куртулисá от омирáлото* [V,PM148] – во текстот имаме употреба на предлогот **на,** кога покажува нешто во внатрешноста, наместо предлогот 'во' (**га кладé на пáзвата му**).

**омислéн** adj 'тој што има грижи, замислен' ~ *кáзал на бјазарѓáнина: "За две рáботи шта та пúтам и, акó ги свăршиш, зúмај рúбата. Да ми кáжеш, кóлку укú вóда úма фаф барáта, и кóлку аршúна úма от земјáта до нибéто и михлéт до трú дни, акó нé, шта та зáгобја". И си отишéл бјазарѓáнина омислéн* [V,PM,255].

**óмјạс** m 'изглед' ~ *адúн óмјạс сă* (= слични се, имаат исти црти) [ПК-(Мор)] - грц.

**омјас(в)а** impf 'личи, напомнува на некого' [BV,121]; (и: **умјаса**) ~ *и момчéта са чинúха јунáци, си научúха, ферманлúи си чинúха* (пишува: **си чинúхат**) *и фрéт са омјáсаха кату брáтка* [V,PM,144]; ~ *царјут повел'а на негови л'уди, му донели увреинот отпрет него, го заколи сос нож, заколеха и едно прасе. Кога гленда, сăрцата омјасат* [V,PM,194]; ~ *куумциата гледа, кату неговата жена умјаса нивјастата. Тогас му вели на дјатету: "Лудо младо! Ушници, прăстен, бил'уцуга един мастор ги чини. Ами и кумицата и нивјастата са омјасат"* [V,PM,70] – грц.

**омори (са)*** pf 'кога некој ќе почувствува замор' ~ *го пита жената му: "што ли си така, мăжу!" Он и рекла: "кату не сам харно, жену, оморил сам динеска! Ноа вечјар си заспал харно; утринта, кату стана от одăрот, си уму лицето, вели на жена му...* [V,PM,169]; ~ *ету излезел един арапин, му вели: "што дјадо така пешкаш тука и викаш: ох?" И он му вели: "е ајол си оморих, та затова викам: ох!"* [V,PM,234];~ *за дá го изедé ламјáта, дáл му едúн сăт и го испрáтил да донесé от назикáна вóда. И катó пат'ýвало детето, оморúло са, заспáло на пăтја* [V,PM257].

**óмóс** conj 'за спротивност – ама' ~ *"за ја згурúш', ш'тó да ти прáв'ạ? óмóс јас мóјту прикé ш'ту гу úмам ут мáјка и си гу знáја!"* [MS,t,11]; ~ *д'ăтито óмọс за-дан'ạ забáви, цáл óр'ạх му-гọ-бутнá на-газóт. Тó óр'ạхọт фатú. Н'úкна и му-изл'áзи ут-грạбóт-му* [ВБ-(В),344]; и: **óмус** ~ *си вúд'ạ óмус и ранкáта прăстин'у: н'ăј н'éјн'у* [MS,t,22] - во контекстот имаме остаток од назалниот призвук: **ранкáта,** уште и беспредлошки состав: **ранкáта прăстин'у** (м. 'на ранкáта прăстин'у') и трето: неакцентираното **а** и неакцентираното **ă** имаат иста реализација, и оттаму формата **ранкáта,** иако големата носовка во односниве говори се јавува со континуант **ă**; ~ *да пóш' да му рич'éш' на ч'урбаџ'úјата: "б'ăлуту ч'éрну стáнува, ч'éрнуту б'ăлу стáнува, пúсанóту óмус са ни распúсува"* [MS,t,14] - грц.

**ọмóт** m 'јарем'(?) [ЛС(К),96]. Веројатно се работи за превид, **омот-от** (или: **омоќ-от**) значи: 'парче дебела кожа која што ги **поврзува**

**гределот** со **јаремот**, ги спојува да се држат заедно' (во некои говори), додека 'јаремот' е "дрвена рамка" во која се впрегнуваат воловите кога орат, или кога влечат кола. На поширок простор наместо **омот'** се употребува: **привој (приву)**, сп.: *вéли: "бра́те, на́ ти а та́ја ко́жа да си чи́ниш едно́ при́ву за ора́лото"* [V,PM,125].

**омре́** pf 'престане да живее, почине' ~ *и детето му са примо́лило и заре́кло, о́ти не́к да осто́ри си́н на башта́ си и да му даде́ не́говите дре́хи, пак то́ј да зa̋ме не́говите и са прикле́ло да омре́ та, а́ко ста́не на по́фтор, тога́ да ка́жја на башта́ си, о́ти е то́ј си́н* [V,PM,257]; и: **омрје́** ~ *хи вели́: "Се́ди сега́ ту́к да сa̋мне, та куга́ сa̋мне, аку си жјува, шта та о́женем". И то́ е оста́ и ми́слеше, дано́ да омрје́, немо́ј за тува́ да збуру́ва* [V,PM,264]; ~ *от го́ре до́јде дру́гие о́блак и погa̋рмјa̋ сас о́ган, са фa̋рли гро́м та па́дна та ода́ри змије́та... та гу отре́па... и та́м като́ омрја, оти́де си дру́гата мa̋гла* [V,PM,260]; односно: **омреа́** ~ *свăршила са клетвата, што́ са прокле́ло дете́то на ќосе́то, о́ти, ако́ омреа́ та на́ пофто́р да ста́не, тога́ да ка́же на башта́ си на́ визирја, чи то́ј му е си́н, пак ќосето не* [V,PM,258-259]. Може да се претпостави, како што беше истакнато, дека поради неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали дошло не само до замената (редукција) на **о** со **у** (*чуве́к* м. 'човек'), туку и до обратна редукција (замена на **у** со **о**: *омре́* м. 'умре'); има и други такви случаи што се објаснети на соодветните места.

**омрјал** adj в. **омрен** ~ *и от два́ дни се́тне гу гле́да еди́н от хизмиќа́рјато като омрја́л, та гу попи́тал: "Оти си така́, ч'орбажи́?" И то́ј му рекa̋л: "Зашто́ ма пи́таш? Ни е́ то́ја ра́бота"* [V,PM,256]; ~ *и охче́ре са опла́ши, о́ти ни му плати́ мл'а́куту, што́то го хра́н'еше 40 дни. И си оти́де офче́ре дома́ си и са ч'о́деше, што да сто́ри, и бје́ше като омрјал ста́нал* [V,PM,256]; – во контекстот имаме употреба на минатиот активен партицип-2 (што во литературниот јазик се среќава во глаголски конструкции како л-форма), во функција на придавка, атрибут (**омрјал** = умрен).

**омре́ш** m 'смрт, умирачка' ~ *па ви́и му сą ре́кле на не́го: Ето за Ис..., шо сą чини́ чове́к Профи́тин, стра́шин и на ла́фот и на рабо́та кри Бо́га, и на сa̋то инса́н; да как гу прудусува́ле Книгови́тите и Старе́ите за те́шка омре́ш, да гу ставроса́ле* [MV,K,253].

**омрен** adj 'тој што не е жив' ~ *и она му рече: "добрја да дојдиш! И јаз имам маж на курбет, дајма го чекам да дојди: има сега петнајси година ни го чух, ни ме чу и он, не знам жив је или омрен"* [V,PM,163]; в. **омрјал**.

**омудри** (некого) pf 'направи некој да биде смирен, мудар' ~ *ниа чјухми, оти имаш јунак зент, штото страшни лами фати живи, белата бесна кубила ја фати, ја омудри, молим на вашо величество да го пусните* [V,PM,186].

**ому(ј)е*** pf **1.** 'измие, исчисти нешто, најчесто со вода' ~ *умовитојут му вели на лудојут: "а бре, ти, ако дојдиш по-напрет от гората, да кладеш малко вода да са топли, да ја омуиш на мајка главата"* [V,PM,228]; ~ *и от сја нататак, кој ки иди да мели на воденицата,*

*хак да не зеваш, туку, кога ки испрашташ човекот, тасот да гу омуваш, та тој ке ти дава по една жалтица* [V,PM,278]; ~ *и му вели лудојут на умовитојут: "јазе, брате, ја умух на мајка главата ѝ и л'у ја омух, отворила устата и сакаши да јади, зех и јаз едно ице, ја дадох да јади"* [V,PM,229] (случај на употреба на кратката заменска форма за директен предмет **ја** наместо дативната 'ѝ': **ја дадох да јади);** во истиот текст и: **омие** ~ *тогас јунакот седна да чува воденицата и, кату му порăнчала младата самовила, тăј праел: л'у да омиваши тасот, един алтин добиваши* [V,PM,278]; **2.** – **(са)** ~ *ра́ну за ста́на ут спан'е́ту, за сă о́мујa по́напр'ăт'* [MS,t,65]; ~ *"ти са мо́л'а, на́ ти и едно́ шише́нци, да нал'а́иш мăра во́да да ми дока́раш, да си оми́ам о́чите ки ми оздра́вл'аат!"* [V,PM,40].

**он** pron **1.** 'лична зам. за 3л. едн., во источната периферија се употребува и **тој**' ~ *и она отидел, гу бакна рăнката, и тој ја дава един алтин многоценно* [V,PM,164] – во контекстот се присутни неколку граматички посебности, прво, случај на нарушена конгруенција: **она отидел,** што претставува убав пример дека не треба случаите од типот **"он рекла"** да се објаснуваат со зачуван и вокализиран **краен ер. односно вторично појавен (в. Ј. Иванов, М. Малецки, Зб. Голомб и др.),** туку дека е во прашање нефункционирање на категоријата род (ова веќе го имаме коментирано; в. во граматичкиот дел); второ, неразликување на функционалноста на прав и неправ предмет: **тој ја дава** (м. 'тој ѝ дава'); ~ *и о́на рăбо́те ме́сц-и-пул, за̣ви́ве о́на. Зă-ме́сиц-и-пул пура́снуве и за̣ви́ве* (станува збор за одгледување на свилената буба) [ПК,2(...)]; ~ *о́де о́на да̣-ше́те, дă-рабо́те, дă-кра́де, о́н ус-де́ц̣та се́де* [ПК,2(234)]; ~ *пу́шта· пупа̣ди́ката и о́на гу-па́се, па́се, гу-дука́ре. Оно па́ грăц, грăц, па́ вăгл'ăне ја́де* [ПК,2(233)]; **2. 'он'** во функција на директен објект', поконкретно: **о́на** со значење 'неа' ~ *цвика ка·-ту́риш уф-ба̣кăро* (**бакар** = котел), *ќа·-пудва́риш, ќа·-прăце́диш. Се́тне по́два̣рта ќа·-иска́риш, и н'а· ќа·-прăце́јш и о́на уф-циди́лка ќа·-ту́риш, сă-чи́не та́м* [ПК,2256)]; ваквата нерегуларна употреба на номинативната форма **он, она,** освен во материјали од Кукушко е констатирана и во Серско: ~ *а пелика́но̣ и́ма̣ на̣пра̣ве́но седе́ло и ми па́зи, на̣-мо́ја̣та̣ кăшта̣ и́ма̣ седе́ло, ви́ка̣, и-о́н га̣-лекува́х* (м.: 'и него го лекувах') [ЛС(К),129]; и во други регии: ~ *најпосле чини една кратунка, га издјалка добре, га тури аф чешмата. Она веки га оставиха, не га открадоха* (м. 'неа веки га оставиха')[V,PM,67]; ~ *тинака некоја богатска мома да не земиш, туку брат ти, што има една хизмиќарка, она да га земиш* (м. 'неа да га земиш') [V,PM,85]. Во "Кулакиското евангелие" ја сретнавме споменатава номинативна форма **он** во функција на датив (м. 'нему') ~ *да му ве́ли на не́гу: Прија́тил, как си дујде́ ту́ка, шо нема́л си ру́ба за сфа́дба? Па о́н му падна́ те́шку* (м. 'нему му падна тешку') [MV,K,270]. Во "Историја на македонскиот јазик" (Конески, с. 147) срекаваме: "Во нашите говори се забележуваат некои понатамошни израмнувања во промената на личните заменки... Во западното наречје се забележува

процес на навлегување на долгата форма за акузатив и во сферата на индиректниот предмет: *нас ни* (спрема: *нас не*), *вас ви* (спрема: *вас ве*), *нив им* (спрема: *нив и*). Се слуша и обратна замена: *ним ги*. Во 1 и 2 л. мн. имаме во некои говори (преспанскиот и др.) еднакви кратки форми за датив и акузатив: *нам ни – нас ни, вам ви – вас ви*". Значи констатирано е дека мешањето на формите главно се случува на ниво: акузативни и дативни форми. Но од нашите примери излегува дека во југоисточните говори односнава појава (нерегуларна употреба на падежните остатоци кај заменките) е понапредната, бидејќи е опфатен и номинативот. "Сите овие појави се израз на општата тенденција во развојот на нашиот јазик за редуцирање на морфемите во деклинацијата" (с. 147).

**оназ** pron 'за покажување на некого или нешто веќе споменато, односно што го гледаме но не е во наша непосредна близина – **онаа'** ~ *напăл'н'а ги в чувал и отива на тиклата... Оназ тикла – дигни се, дигни се, похлупи са, похлупи са... Ни мој да излезе!* [ВД(Кал),334].

**ọнạкá** adv 'на оној начин' ~ *тạргóвецó вика̣: "Слуша̣ј, виа̣ сти-сирọмáси л'уди. Кóлку пạри тéра̣ти да̣-ми-гọпрọдáдити детéтọ"... Тиа̣ сирọмáси л'удéтọ... се-чудат, се-прáт. Сéа̣ ни-та̣кá, ни-ọна̣кá* [ЛС(К),107].

**онáкеза** adv 'исто така' ~ *пóпо пá сă-ра̣зл'утуве и зиме си-утéпуве и другọто дéте. Нáпкум пуштуве и мóмичката. И сус-нјáа тăкá бидуве* (погрешно пишува: **бидуве**). *На̣-кусуро пуштуве пọпа̣дика̣та̣. И-су-нјáа онáкеза* [ВД(Пат),285].

**Онамната Маала** top. 'селско маало што се наоѓа на "**онамната** страна" ', с. Липуш, Валовишко; сп. **онам** 'отаде' [ЈИ,МИ...,166].

**онбашија** m 'офицер во некогашната турска војска - од низок ранг' [BV,121]; ~ *тогá отиде и Кулуф на óјска, и Гóспод му дадé јáкос млóгу и марифéт: са чини онбашиа, от онбашиа јузбашиа и прочée* [V,PM,9]; – турц.

**óнд'éн'** (и: **óндин'**) adv **1.** 'преку еден ден, задутре' [MS,s,78]; ~ *си-вичиралe áрно, си-прăвилe кéјф цéла вéчер. Нăрáнто: "А бе ѓăур, мувéле, а бе кăурче, зéвăј двé лири и óј-си! Утре нé, óнден пá дă-дóјш! Утре нé – óнден. Дă сă удмóриш идну-ден"* [ДК,134]; сретнавме и случаи во кои прилогот се јавува во членувана форма: **óндинту** ~ *нă-утруту нă-óндинту кинисăл, óде тáм нá-тó мéсту. Нăóјѓа̣ тáм пăлáти. Тáму нáјдéл три дивујчијна* [ВВ(Крон),312]; **2.** 'по неколку дена' [MS,s,78].

**ондулак** m 'данок, десеток (10 % од приходот), што во Турско го земала државата', уште се вика и **ашар** [ТГ,339]. Во соседниот струмички говор веројатно се употребувал словенскиот збор **десеток**, што го имаме запишано во топонимот **Десéцки Гумна** 'место каде што од снопјето се изделувал, земал **десетокот'** (с. Дукатино).

**онеме** pf 'кога некој ќе ја загуби способноста да зборува' ~ сп. верување: во секоја куќа постојат *арни и лоши работи шо не са за кажувајне*. Во тие лоши работи се вбројува и *куќната змија*, која што не треба да се убие ниту да се зборува за неа, зашто оној што ќе го стори тоа може да *ослепе*, или ако пушти глас може да *онеме* [ТГ,301] – суеверие.

**óниј** pron 'за покажување на некого

или нешто што не е во наша близина, но сепак го гледаме – оној' ~ *после три или чéтри дéна отиде óниј човéк на кадúата и му вéли: "кади ефéнди, jáзе отúдох да си рашетам покрáј морéту и гу најдéх товá човéк тáмо"* [V,PM,9]; и: **оно (за м. род)** ~ *оно ден и царјут изл'ази пишак и тебдил да ходи по земјата му, да види што има* [V,PM53]; и: **ововá** (за м. и с. род) ~ *и така детету останалу да чува дјуќанот и, дур да дојди ахтаринот, детету и продал за неколку гроша нјашту, парите ги тури аф онова кесе, што му и дал старио* [V,PM,34]; ~ *тóј бил мнóгу богáт чов'áк. Имáл четúри, пéт сúна, богáт, кóј óфци, кóј онóва* [ЛС(К),118]; ~ *да знáеш óти ки гу изјáдиш имáниту, та сéтни нé ти чáка дрýго, сáмо да úдиш éту на онова́ дарво висóко, што је нетрú аф бахчáта, да фăрлиш еднó вăжи да си обéсиш* [V,PM,7]; ~ *Ох, áм дéка отиде онова́ рáдос от онúа мóми? Они фатúха да плáчат, ча ги бéши стрáх, цáрјут да не ги расúпи* [V,PM,10]; за ж.род **онае** ~ *сега удајата е харна, ама сега да имаш и ламината керка, онае дјунја-ѓузели, тогас веки кату тебика друг нема* [V,PM,43]; сп. изр.: **онова саат** (= во моментот, бргу) ~ *ету на онова сахат дошли карталите, сакаха човекот да го изјадат* [V,PM,222]; ~ *му вели на царјут: "ету тос мој пезодром ки пуснимни да ја посака за мене". Еи царјут, да не расипи на синот му хатиро, го викна онова саат ошти дјатенто и му вели:...* [V,PM,157]; ~ *онова сахат он направи на Лиму кехајовите куќа една одаја башка, та отишел на Солун* [V,PM,164]; **твá онóва** (= било што) ~ *отúват тáму и-стигнáли тáм. "Дóбра вéчар, твá онóва..." Он, гвá ги-вúде ги-познá от-му-са-брáта* [ЛС(К),113]; ~ *úсто прáј óн-па. И на-úсти нáчин. Ги-посрéтал фúно, твá онóва, и-тúа пáри ги-врáт'а* [ЛС(К),113].

**онлук** m 'стара турска монета', сп. обичај поврзан со свадбениот церемонијал: ~ *и кату за го брич'ат, зентјут изважда неколко стребрени пари или онлуци, метнува нетри на тавлата, та ја земуват две-три деца, хождат на водата, ја треснуват тавлата и ги земуват парите* [V,PM,248].

**о-о-лéле** interj (извик со кој се изразува чувство на болка) ~ *и вăлко ă-стигнáл и á дă-сă-фăрле врăз-нé, а óна фăтúла дă-óх- ке и жáлно дă плáче: "о-о-лéле глáвичка, о-о-лéле глáвичка"* [ВД(Пат),286].

**óп** interj 'се кажува кога нешто се случува на брзина, изненадно' ~ *и рéкле: "Е, Гóспуди тúа кáминто дă-стáнăт сјá адни кăшти"... и-мáло кáрпи гулéми... И тúа óп стăнáле кăшти кáминто* [ПК,2-(228)]; ~ *"Нăучи нúшто?"* (зн. 'Дали научи нешто?' – отсуството на прашалната честичка "дали" сигнализира на елементи од балканската јазична алијанса), *вó му вéле: "Нé нăучи!" Шаап, иднă-шл'ă-кăнúца м-удúра. Дрýгуто дéн тáка, дрýгуто дéн тáка – ооóп, сă-испăлнáја читирдéсит дéна* [ДК141]; ~ *е, рéкăл: "сјá д-úма, чáфките на-пулéнта да-стáнат óфци"...О-оп, чáфките óфци станýват* [ПК,2(228)]; ~ *"... пóвеќе ми-ĭ-скăрáа óчте, а нé па твóјут, úч па нé ки-мóж да-пуглéднум". Пóсле кандúсе, му капнýве мáлко, о-ó-п, áрно* [ПК,2(231); ~ *тăкá, тăкá,*

*пудигна́х си-гла́вта, гле́дум пут-кру́шта двју́ца се́дат... Ја́с о́п са̌-нąјде́х нą-сре́ди* [ПК,2(359).

**о́пак** adj **1.**'се кажува за човек што е злобен, што се однесувва лошо' (в. **наопаку**) ~ *ве́лиши на сфе́-тут: Ше́с дни́ са уф неде́л'а, шо и просте́но да си рабо́ти; на ви́и дни́ ви́ки да и́дити да си леку́ва-ти, да ни́мо на де́нут на су́бута. Гувори́ Ис... на не́гу, да му ре́кąл: Опак чове́к, се́кеј ут ва́с не́ си пу́шки во́лут или мага́риту ут ја́с-лата уф-су́бута, и а но́си да и напо́и?* [MV,K,278] – во текстот, во зборoформата **субута** големата носовка се рефлектирала во **у**, што претставува црковнословенизам (**вилика субута**); **2.** 'нечесен, лицемерен' ~ *а́ку не пруштáвати на л'у́дито кабаáтити на ни́х, ни́то Та́тко ва́ш ки ви про́сти ва́ши гре́хови. И ко́га по́стити, ним да си чи́нити кату́ о́паки жало́ви; шо си расипу́ат ли́цито ни́хно, да си пу́л'ат на сфе́тут шо по́стат* [MVK,282] – во изводот срекаваме изразување на посвојноста со форма на личната заменка, наместо со присвојна придавска заменка: **а́ку не пруштáвати на л'у́дито кабаáтити на ни́х** (м. 'нивните кабаáти' = греови).

**Опака, Опаката Рјака** top. – во првиот случај има поименчена придавка, сп. стсл. опакъı 'обратен, не на лице' – Ј. Иванов истакнува дека споменатава река навистина има обратен правец на течење, според реките во соседството [ЈИ-МИ...,166].

**опако** adv 1. 'кога нешто е поставено на обратната страна' ~ *тогас бабата зема една честина и брашно и един бакăр* (сад) *и една пируска, та отиде праве на брјастот удол седна, фатила на опако честината и клала брашно да тсеи* [V,PM,241]; **2.** 'кога нешто е сторено обратно' ~ *амă идно пурăмнувајнă нă тијă гудúни су сига́шните сă пулјă оти тогă̌ ј jăрăдџúјте нă погулемите мал-сăјбиј биле по арни, сеа нă опăку ув помăлечките* [МЕ(Р),85].

**ọпарни́к** m 'место изложено на ветришта' ~ *ни́м о-дă̌ржи де́тто на-то́о ọпарни́к* [ПК(Мор)].

**опашан** adj 'заобиколен' ~ *сăто поле опашано-ј су неколку ридишта едри и малечки, ка са пулја ут Постул "паралелни" планини, шо са зафајкјат ут Пајик и одат пишин на југ и на зајди-слăнца ду Водин* [МЕРр,70].

**опаше (се)** pf **1.**'половината си ја стегне со појас' ~ *ќе-се опа́ше по́јас и пре́гąч сọ-алтă̌н'е; ту́ри на-рă̌ците гри́мни стре́брени, – ти́-ја ги кажу́ваме ко́лби; и́ма гри́м-ни от-ме́да – ме́дени гри́мни* [ВЕв-,301]; – уште еден пример во кој атрибутот доаѓа зад именката, што се третира за балканизам: **ту́ри на-рă̌ците гри́мни стре́брени**; ~ *ја тја на мајка и́ вели; мале, мила мале, јазе как за вјахна таткова ми кон'а, и ки опаша с таткова ми остра сабја и да кинисам за нивјаста* [V,PM,183]; **2.** 'на појасот, односно на ременот закачи некој предмет' ~ *тјанака са ублечи сос мăжки дрехи, са опаси сос остра сабја, вјахна на бăрзата кубила, киниса на пăтјут* [V,PM,71]; ~ *без изун татков стана та си опаша сос тешка и остра сабја, си зема и тешка бозлугана* [V,PM,-215]; ~ *и то́јнака зема́л 40 му-ли́нта, опаши́ чакма́кот на по́јас, зема́ и балти́ата, кини́са, оти́де на гора́та... и то́јнака фати́ да се́чи дă̌рва* [V,PM,107]; (– **чакмак**

= челична направа со која се удира во кремен камен и се запалува оган); **3.** 'се спреми со оружје' ~ *тогáс цáрјут му дадé бắрза кóн'а ú пет шéс другáри; и си опашú сóс пиштóха и пýшки, вјахнá на бắрза кóн'а и кинисáха* [V,PM,111].

**опашка** f 'израсток на задниот дел од телото на животните' ~ *отиде царјуф син на чаирите, легнаха двата близу-близу; ама истом по ранината хратленту со опашката си земуваши от рекáта вода и напраскаше околу момата тревите* [V,PM,71].

**опии са*** (и: **опие се**) pf 'се напие алкохол и покажува знаци на пијанство' ~ *пуснал сугарите на езера, водата ја беха смрăкнали; тогас сопразна винуту на езера и, кату ожјаднаха ламите, го испиха винoту, си са опиха* [V,PM,185]; ~ *гóстето ке-вечéрạт, вúно ке пúјạт, ќе-и-кắршạт мисýрито, ќе-се-опúјạт...ќе-úгрạт, ќе-лудýвạт – óро úгрạт, тăпạнут кóа чýка* [ВЕв(Бар),301]; ~ *калугириту земаха ракиата, пијаха сос детенто, дури веки гу опиха, гу стуриха дип ќор-ќутук, си ја земаха калугирету момата* [V,PM,230].

**опита*** pf 'запраша' ~ *кажи го, кажи брат ти Марко дека-ј.[ Еј бре вие геги, геги Јарнајути,[ сега тука беше, не знам дека утиде.[ Ох, му сичеја нејна руса коса,[ и ја повторија, пак ја опитаја:[ Ој мори моме кутра Елено,[ кажи го, кажи брат ти Марко дека-ј* [БВ,68]; ~ *е, сéга цáрут ќи-и-пúта шó зạнáт ú-мăт. Опúта пắрву уд-гулéму па ду-мăлéчку. Гу-пúта гулéмиут брат: “Тú, му вéле, шó знáјш?”* [БМ,195].

**ọпи́тува*** impf, в. **опита** ~ *пá идни-вујнúци úмше тáм сус-нáс. Тие тạ ọпитýвăт шó рăбóтте, шо пруизвóд си-извáјќте у сéлто, кáк си пуминýвте, шо пóвиќе рăбóтте – 'нáчи ступáнџки рăбóти нạ пúтăт. А, вó ќýче сáмо заúр пắлно, óтруф* [БМ,193]; ~ *и тóгăш, нạ-тó-тăквó шо-нạ-ọпитýвише и шо-нạ-чúнише, нạ-тó другáрин-му сạ-видé лéбут пут-пáлтту шо-му-бéше* [БМ,192].

**опко** n 'опачина, т.е. задната страна од нешто' ~ секоја *ругузина* има *лице* и *опко* (опачина) [ТГ,353].

**оплáши** pf **1.** 'стори нешто од што некој почувствува страв' ~ *тогáс кадúата му велú сос л'ýтос за да гу оплáши, да га остáви женáта: “а бре беззакóник, заштó пристапкаш зáконот спрăти пазарлăкот, што чинú! Заштó не земýваш алтăните и да га остáвиш женáта?”* [VP-M,12]; **2.** – (**си**) ~ *му вéли: “брáтку, кóлку за дрéхите, што ми дадé да си óблека, благодáрим ти, áма зá насáт не мóга да си вăрнам, ча си оплашúх млóгу”* [VP-M,21]; ~ *и л'у го вúдоха, сúчки, штó бéха аф гимúата, си оплашúха от нéгу, зашто не бéши човéк кату нúх* [V,PM,24]; ~ *му вели: “а бре кајурин, ја парите дај ми, или за та зан'а на пашата да ти заторја!” Тогас христенинот са беши оплашил много, дур му си расипа чехриту* [V,PM,193]; ~ *му рекăл: “Јас рéкох да ма ни пúташ за по-гол'áма рáбота, а то за тáзикáна мóже и хизмиќáрја да е свăрши”. Та са оплáшил цáрја и сáм си рекăл: “Хизмиќáрја му тóлку знáе, ја ч'орбажúата кóлку знáе?”* [V,PM,256].

**оплашин** adj 'тој што чувствува страв' ~ *сиромахут кату оплашин му вели: “варај, господине владика, што и това што ми кажуваш?*

*Јазе ти знам тебика кату татку и ти казах правината"* [V,PM,39]; ~ *и така оплашен на жена му говори: "ох, жену, динеска ... тил'ал викаше: "кој знаи, тоја болка от дека испаднала на правцјата, да кажи на царјут, млого миждe има да везми!"* [V,PM,194];~ *Тогас христенинот са беши оплашил млого, дур му си расипа чехриту. Кату гу виде увреинот така оплашен, му вели: "а бре будала, што си си оплашил така!"* [V,PM,193].

**óпне** pf 1. 'затегне нешто' ~ *óпн'оо тóо сицúмут* (= затегни го); **2.** -- (се) **а**. 'се испружи, легне комотно' ~ *ýбуво-ј лéтто, óпни-му-се нă-слăнцто цéл дéн, ќи-сј-спéчиш куту рúба* [ПК,2(187)]; **б**. 'се спротивстави' ~ *дóбро-ама, мăрувáјќигу, знáчи, сă-спуштúл дéфо уфнéтре, до-мéрăт тăмáн. Ќá му чýкне дистúна кирфúј узгóре идéфо уф-нéтре фáтен. "Е, óпни-сă рăчéл сéга, дă-вúдуме дáли мóјш дагу-утвóриш"* [ПД,160]; ~ *нóго, нóго áк сáке дă-знáа, óпни-му-се и тú, нúм му мóлчи;* **в**. 'се зафати сериозно за да се заврши некоја работа' ~ *усáјн мáстур, óпни-му-се, зă-мéсицдвá ка-нăпрáвиш куту нúшто;* **3**. изр.: **м-упúнат ќутéко** (= кога некој е изнатепан) ~ *гăрчќо пóп дăржáл цăрква в-Алéксуво...Фáјкат аднá сăбáјлин, н-éдин Вилúдин, гăрчќо пóп дăрже цăрква, м-упúнат ќутéкут* [ПК,2(306)].

**опознае*** pf 'запознае' ~ *и му кáза всúчко, óти тóј гу напсóва, пак дрýгиа заклáха, та на нек остáна халáјткатa, и óти рéч'а: "Гóспот да ми дадé, а тó от цáрја парú ништá"... Тогá излала и халáјтката та са опознáли сác цáрја* [V,P-M,255].

**опопи (си)** pf 'се замонаши, стана свештеник' ~ *и как гу виде владиката, му речи: "ела сега, што ти даде Господ чедо, поп ке ти чинам!" И тојнака отиде на владиката, си опопи и работил на Бога ду 16 година* [V,PM,88]; ~ *по-дно време имало един човек, мислиши да се опопи. Но кату не имал чендо, зарди това млого ахтлиа беши* [V,PM,215].

**оправи*** pf 'даде тек на нешто, среди' ~ *"Ами сега ошти една лажа ки ти питам, наистина дали ки га оправиш?" – "Кажи ми, царју, што сакаш от меника?" Царјут га вели: "пет јајца тројца души да ги дел'ат, сички по три да земат – таквас дјалба дали ки можиш да ги делиш?"* [V,PM,101].

**опре*** pf 'нешто стигне до некаде, допре' ~ *после повелил и на сланцето да изгрее та шта види, што ште стане. Сланцето изгрело и си и опрело зарите на бахчето и гледало, што ште стане. Как гледало, видело, че на сред бахчето стои едно момче и една мома* [V,PM,266].

**опрéгна** pf 'впрегне, стави во јарем (пр. волови)' ~ *еднó врéме úмаши едúн сиромáх човéк. Едúн дéн стáна зарáно, опрéгна óловиту, кинúсал, отúде на нúвата да óри* [V,P-M,30]; ~ *да зéми двé óлови, дá опрéгни, та да úди да óри, áма éдинóјут óл на чéло да гу бодé, дрýгио на кăчут* [V,PM,114]; ~ *и јазе вјахнах на пашката: отидохми да ја брăками мухата, та ја најдохми на едно рамно поли, дека ја беши опрегнал един чифчиа сос един бивул, та сос них орјаши* [VPM,202].

**опрéгнант*** adj 'кога добитокот е ставен во јарем, за да може да

влече рало, односно кола – впрегнат' ~ *и е́ту еди́н господа́р голе́м а́с една́ каро́ца со́с че́три ко́ни опре́гнанти, со́с куши́а дохо́ждаши* [V,PM,152].

**опште́** adv 'општо земено' ~ *бру́нки на-мла́јте ка́ излѐват ви́каме о́ти сă-го́е, сă-го́, а бру́нка опште́. Е, то́-ј чи́р, о́н ќи-пусине́е* [ПК,2(240)].

**о́пштина̣** f 'градска управа со администрација' ~ *ми́ро̣ му-ту́ра̣т, ко́сичка̣ му-с'а́ча̣т и-по́сли на̣-цăрква̣та̣ ка́-ќе-е о́шти ка̣-ќи-му-ту́ра̣т и́мито̣ прет-да̣ вл'а́за̣т а̣вне́тре, о̣дна́дво̣р ќи-му-ту́ра̣т и́мито̣. Ни́а̣ а̣ф Гăрција, не́-зна́е ни́кү́ј и́ме́то̣... Та́м ќи-го̣-за̣пи́шча̣т на̣-о́пштина̣* [ЛС-(К),136].

**о̣пăрнино** (**ли́це**) adj 'лице изгорено од ветар и сонце' [ПК(Мор)]; в. **о̣па̣рни́к**.

**ор!** (< **мори** – само за лица од ж. род) interj ~ *сам се чуде сирак Кол'о,[ пари нема да му врате,[ си отишол дури дома:[ Кол'овице ор нивесто,[ извади си тешки дарои,[ ја бркни си у џепои,[ да прибројме триста гроша* [БВ,46].

**ора** (< хора) pl 'луѓе' (називот е позајмен од грчкиот јазик каде што значи 'област', односново значење било познато и во стсл. јазик) ~ *ко́ј и́ма ко́ли, ко́ј и́ма ко́јне дăно́сăт ка́мине, ва́р, пе́сук, ки-сепла́ште скăпо, пре́скăпо. Ма́јстуре ви́ка но́го – ади́н де́н, што-ки-е-нăзăт, два́ нăпре́т не́к-е. Нăбра́а-се о́ра. Та́а се-нăпрăви́ нă мăш – истрижа́-си ко́ста* [BK,283]; во истиот текст подолу: **хора** ~ *и вăрвăт-си хо́ра нă-го́ре, нă-до́ле, пи́ăт, ја́ăт, не-пла́штăт.*

**о́ра*** (и: **о́ри** < оре – со редукција) impf 'ја разрива земјата со плуг или рало, ја приготвува за сеидба' ~ *и кăжа́а на́ште бижа́нци: се́кој да̣-си-трăгне бра́зда, да̣-не́ му-о́т бижа́нците, дă-не́-мо-о́рат* [ПК,2-(222)]; ~ *да си-зе́миш ѕигва́р ва̣ло́ве,[ да си-о́риш ра́мни дво́руве,[ да си-се́јш бе́ла пчини́ца* [ПК,2-(253)]; ~ *отидохми да ја брăками мухата, та ја најдохми на едно рамно поли, дека ја беши опрегнал един чифчиа сос един бивул, та сос них орјаши* [V,PM,202]; ~ *така́ и сре́днојут бра́т најде́ еди́н чорбаџи́а, са глави́ да му о́ри на ни́вите* [V,PM,20]; ~ *се́тни голе-мо́јут си́н бе́ши мăра по-акали́а, зема́ оло́виту, и оти́де на ни́вата да о́ри* [V,PM,26]; ~ *едно́ вре́ме и́маши еди́н сирома́х чове́к. Еди́н де́н ста́на зара́но, опре́гна о́ловиту, кини́сал, оти́де на ни́вата да о́ри* [V,PM,30].

**ọрадѝса** pf 'наиде, му се случи непријатност, сп. го изразот: **бил'а́ ọрадѝса**) ~ *доједе́ пападѝката да те́ра по́па, му ве́ли: "а бре́ си́нку, де́ка е по́пот?" Барли́војут заедно́ч: "ко́ј зна́ј де́ка е по́пот? Ко́ј му рече́ да и́ди на димини́ко, да гле́да, ни́а зашто́ ме́рихми алтăни!" Тога́с пападѝјката позна́ла ча по́пот бил'а́ о́ради́са* [V,PM,125]; ~ *тогас брат му му вели на лудојут: "сакин, брате, да не ги пуснии, зашто одол има базирѓани, седјат, за уклавеш подин, да сетни бил'а за орандишими"* [V,P-M,229].

**о́ра калѝсу** 'поздрав, пожелување = среќен ден' – грц. [MS,s,78]; се употребува и скратената форма: **ора кали** ~ *кату чу и калек, лизнува на космите му, и дошел бăрзата кон'а со сè таким да вјахна, киниса и ги фтаса зентјувите на пăтјо. Он му и рекла еднош: "ора*

*кали"! И ошти еднош не могли да го видат* [V,PM,160] – во извадокот има 2 случаи на нерегуларност во употребата на родот – именката е во машки а атрибутот во женски род: **дошел бăрзата кон'а,** во вториот случај субјектот е во машки а предикатот (**л**-формата) во женски род: **он му и рекла.**

**Ора́ково Вăрши́ло** top. 'ниви во Зилјаховско', сп. тур. *orak* 'срп, жетва' + слов. *вăршило* 'гумно' [ЈИ–МИ…166].

**орал** (и: **óрăл**, односно **уре́л**) m, zool., Aquila **1.** 'крупна, црна граблива птица' ~ *ḱ-óдăме уф-нă-ца́ро двóро ки-óрăме, шо-и́ма жи́во сăто ки-изóрме... Кá ки-испáдне ца́рската мóма óрал'то ḱи-стó·т нă-кăштта, ḱа·-гра́бнат, ḱа· дóнцат* [ПД,154]; ~ *оралут рекал: "Заколи три бивула, напăлни три меа вода, качи и врăз мене и ти качи се, да ке та извадум!"... Детто зготвило месото и водата, и качило врăз оралут, и оно са качило. Одешти ми са, каде викнувал оралут "Га", му давал месо, каде – "пју" – вода* [V,PM,271]; ~ *един ден – ка са шетал, видел един орал, дека писке. Го питал: "Што пискиш?" Оралут му рекал: "Една змиа иде ката гудина, ми јаде пилците, и сега иде, па да ми и изеде"* [V,PM,271]; **2.** изр. **удуре́л на̣ буде́л** (= нешто направено нередовно, со прескокање); **óрли нóсе** (= се кажува кога нешто испушта интензивна смрѓава) [ПК(Иц)].

**ора́лу*** n 'земјоделска направа за разривање на земјата, рало' ~ *тóјнака, кату ги најдé алтăните, пáк ги зари́ на мéстоту им, и заеднóч здигнáл ора́луту и си оти́де аф-домá, без да ка́жи ни́шту на жéната му* [V,PM,30]; ~ *и тóј оти́де на бра́та му, му вéли: "бра́те, нá ти а та́ја кóжа да си чи́ниш еднó при́ву за ора́лото, ча ја́зе гу заколи́х óлот, гу продáдох месóто на га́ргите!"* [V,PM,125]; ~ *като спал тој, ăдно ђаволча дошло да му открадă воловăто, и, как ги отпрăгал от оралото, ч'ул го чл'ака и станал та го фатил* [V,PM,290].

**орана** (**нива**) adj 'нива што со помош на рало (или плуг) е приготвена за сеење' ~ *ни́ва а́ку нé-ј рăзрăбóтăна, устáнна нé óрăна сă ви́ке* **це́л'на** [ПД,120].

**ора̣́т** (**вол**) adj 'вол со кој се ора' [ПК,2(82)].

**óр'а̣х** m, bot., Juglans regia 'овошно дрво, расте високо, плодот му има тврда кора; називот освен на дрвото се однесува и на плодот' [MS,s,78]; ~ *пáк на жрја́пчето храна́та му е би́ла: стафи́ди, ми́гдали, орја́хи, лéшка, и дру́ги такви́и* [V,PM,120]; ~ *фатихми, чукахми од орјах л'ушпи, ја вразахми раната. На раната беши зникнал орјах един корин, и си чини гол'ам орехот* [V,PM,202]; ~ *и пак што има на земјата дăрва, кăтки цвете и друго нешто, на едно кадро да ги извадиш и аф орјахо нетри да ги избериш!* [V,PM,89].

**óрахч'и*** n, dem. в. **óр'а̣х** ~ *с'éтн'а̣ нóс ди́футу з̣'éва кóпану, гу ч'у́ка ку́цур нами́сту Ирин́óт; л'у раскри́ва оргáн'у, гу гл'éнда ку́цур. Туга́ш фа́ти да сă ч'у́ка ди́футу; и Ирин́óт има́ш'и óрахч'а́нта, си ги разби́ваш'и сăс ч'акăнчиту* [MS,t,50].

**орач*** m 'човек што ја ора земјата' (со пошироко значење = земјоделец) ~ *тоги Април отиде, му кажа на орачут: "Така, така, риче, они сакат да ти преземат бирикетут, колко една инка што бере да ти*

*остават"* [V,PM,294]; ~ *стани ми стани галена Радо,[ стани ми стани чупче чујено,[ орачи сидат за Рада зборват,[ стани ми стани галена Радо, стани ми стани чупче чујено,[ дрвари сидат за Рада зборват* [БВ,40].

**орве*** pf 'откине плод' ~ *бабата му вели: "синку, как за појш, тасот да гу земиш и да побегниш! Зере тамо има млого имиши: сакăн да не си смамиш, да орвеш от имишите"... Кату бегаши, беши видел едни смокви хубави, орва една смоква* [V,PM,219]; ~ *заеднош ламјата са варна да бега, но тојниту светилуту изгасна, ниту са оплаши от неа, туку си окачи на јабалката, ја орва и фати да ја тера ламјата* [V,PM,236].

**орган** m 'музички инструмент' ~ *и тóј седнá на един крај, ча мóмите при едúн хавýз едни пéсни пéиха, други свúрка свúрјаха, еднá мýзика и сéкакви оргáни* [V,PM,9].

**оргован** m, bot., Suringa vulgaris, и: **аргован** ~ *дека седе Делјан Грозда,[ Делјан Грозда бојаџијата,[ бојаџијата вапцанџијата,[ да ми вапца два бајрака,[ еден зелен, еден црвен,[ ја зеленио за Велигден,[ ја црвенијо за кавгата.[ Оргованот му цутеше, на градите му паѓаше* [БВ,150].

**оре** interj 'за повикување (обично на лица од м. род)' ; в. **море, јоре** ~ *А лексо веле гојворе:[ Оре бре попе, мор попе,[ ако бре попе ти си Грк,[ вратут ти да си искршиш.[ Ако си попе нашинец,[ чини се ду мен поблизу* [БВ,128]; за ж. род: **ори** ~ *ори Недо леле млада чорбаџијке,[ од вишни дивани на рамни дворови,[ мене да ми платиш што сам работило,[ што сам работило токмо три години* [БВ,186].

**орлав*** adj 'нешто што се однесува на орел' ~ *рекло: "Ќаа! Пушти ме ваа ѕастра јас да гу носам и оште сус пејна да ú гу дадум!" И ќаата гу пуштил. Си рекăл детто: "сеа да ийм орлавта сила!" Са чинил орал* [V,PM,295].

**орле** n, dem, в. **орал** ~ *пиринцко орле, орле крилато,[ високо леташ, далеку гледаш, што пушки пукаат, Турците ухат.[ Дали Русија Плевен разбива* [...99].

**орлија*** adj 'нива што се ора' ~ *ним шетај Џемо слободен,[ низ тије нивје орлије,[ низ тије нивје грозлије,[ распашан Џемо растурен* [БВ,98].

**Орлици** pl 'група ѕвезди: **Рало-то, Орачот'** [ЛС(К),96] – називот за предметот со кој се ора овде гласи **орало** м. 'рало' и оттаму називот на ѕвездите **Орлици**.

**ормај** m 'вид слатко овошје, урма' [BV,122] – турц.

**ормáн** m 'шума, дрвја, освен на ридско земјиште може да биде и среде поле' ~ *отúде на нúвата да óри. Отúде не отúде трú-чéтри браздă, éту еднú хајдýти излéзоха от ормáнот, гу земáха дéтето, зашто гу знáјаха, ча бéши чорбаџúјску* [V,PM,26]; ~ *му вели царјут на сиромахут: "еј побратими, ајди да влезими двамината аф орману та да излезими четроица!"* [V,PM,54]; ~ *тамо има чешма и една висока топола, ти да си искачиш на тополата, јако да си дăржиш, јазе пак за са искриа на орманот* [V,PM,54]; ~ *и тојнака тебдил са чини, са преобрази со са други дрехи, вјахна на харин кон та от друг пат отиде та ги срјати на един орман нетри* [V,PM,92]; Ј. Иванов наведува повеќе топонимиски образувања од односнава регија: **Ормáница, Орманлúи, Ормáнто**

[ЈИ,МИ-166].

**ормáнче** n, dem. од **орман** ~ *и си-зéмă нóга за нóга са-скрúмă у-едни* (едно?) *ормáнче, у-една-шý-ма и тáм цéла дéн. А, шó му-ричéк јáс на-тó другáрут: "Гéли зéвăј едúн лéп случáјно да-н-са-пријáде, лéтин дéн, мóш-да-ти-са-пријáде, амă как ти-óтруф"* [БМ,191]; в. и: [BV,122] – турц.

**орне** n 'обработка на земјата со рало – орање' ~ *"А-бе, кóјн, áрăнто сă-забрáуве ли?" – "А-а, вúке кóјно, сă-забрáаве, јá. Ас кá бúх млáт: óрне, óрне, нă-чéза, нă чéза, нă-шпиéта, нă-шпиéта. Сјáа устарéх, áдна клóца ми-ддéа"* [ПК,2(265).

**Орници** top. 'брег, ниви' (Герман, Валовишко), како апелатив (= нива што повеќе години не се работи) називот е познат во западните македонски дијалекти, на исток се употребува **целина**, сепак срекаваме траги во микро-топонимијата, што се потврдува и со заглавниот збор [ЈИ,МИ...167].

**óро** n **1.** 'народен танец' [BV,122] ~ *бележúл јунáк, бележúл,[ бележúл мóма на óро,[ бележúл јунáк, бележúл,[ бележúл кúтка в-градúна* [ПК,2(187)]; ~ *тáм сă бéрше, нă-Лéтин Свúти Атанáс, панагúр. Панагúр прáвахме. На панагúр úдаа уд-сúте сéла. Ќи-дóјдат, óра к-úма, гóсте. Тавá-ј панагúр* [ПК2-(295)]; ~ *нă-сéлто нă-Петрóвдин прáват сăúр. И сă-фатúли нă-óрто мóми, ергéне игрáат. У-тăвáта врéме, нé кут сáа бăрканúци мóми, ергéне – мóмте уддéлно, ергéнто уддéлно игрáат* [ПК,2(337)]; **2.** 'народна веселба со оро' ~ *ут-ка-пуминáле двáјсе гудúни, са-дукарáло рéт тó тăргóвăцо да-дó пá уф-тó сéло. Вéчарта си-нóјце акрáно, уф-каванéто пусадéле и уддéле на-óрто* [ВД,278]; ~ *да утúшила кéрка му на Х..., и играјáла, и а биндисáле на óроту на сăти, да ричé цáрот на мóмата: "Сáкај, шо ки сáкаш, да ки ти дáдам"* [V,PM,26]; **3.** изр. **óрто гу-вóде** (= тој е прв во многу работи, обично недобри) ~ *сúте рăбóти óн ги-зафáште, óн óрто гу-вóде* [ПК,2(187)].

**ороне*** (и: **јороне**) **солза** 'заплаче, пушти солза' pf ~ *молчи моме молчи, чума руба неќе,[ чума руба неќе тук мен ме сака,[ ти момиче убаво, ти благо јаболко,[ лежев се долежав, веќе ке се јумре,[ бар да дојдеш моме на мојата гроба,[ свеќа да запалиш, солза да јорониш* [БВ,213].

**орта-копа** f 'детска игра поврзана со празникот **Прочка** или **Запустејне**'; сп. обичај: приквечер пред празникот, на одредено место покрај селото, децата уште преку ден секој ќе донесе еден **нарамник** (= колку може да се носи на рамото) **ражиница** (= крупна слама) и ќе направат голем куп слама околу кој навечер ќе се наредат и ќе го запалат, а потоа ќе играат. Според авторот Ст. Тановиќ се работи за позајмица од турскиот јазик со значење: заобиколен куп.

**Орта-Чиким** top. 'име на место во Дојранско Езеро, таму се фрла **грип** (= вид рибарска мрежа)' ; тур., зн. 'среден излез'.

**ортáк*** m в. **ортакчúа** ~ *кату чинили здрáво жúво, са искáзаха сéкој по што рáбота кинúсали, и такá са-чинúха тројца ортáци: колку ке да добúат да гу дéл'ат кату брáтја* [V,MP,8]; ~ *рекоха меѓу них: "ајде, побратими, да го исмамими тос дебелоглав бăлгарин, да станими сос него ортаци, да го изводими по гурбет, да го загубими дегонде"*

[V,M P,178].

**ортаклăк** m 'договор за заеднички економски настап' [СК,332]; ~ *и тјанака му вели: "Синку, да направими един тјумјусук, и да идиш на царју да му речеш: царју, мој дјаду и тој татку имали един ортаклак, та една делва алтани останаха неделени"* [V,MP,100].

**ортакчи́а** m 'човек што има договор со некого за заеднички економски настап' [СК,332].

**óртума** f 'направа од сплетени конци од коноп, служи за врзување – јаже' ~ *нóсат сини́та, лăжи́ци, сăдăве, дă-сă-вичéре. Лéно – дă-пули́ват. Ту́к и тóо, сијмéно. Ади́н ут-куми́тто зăд-гăзо нóсе óртума, ел'мéко нăпрáвин, мóо туру́ват нăши́ита* [ПК,2(335)]; и: **ортома** (без редукција) ~ *малкајут брат им вели на гол'амите: "ади братја, за ва враза сос ортома и да ви пусна нетри на дупката, да терати ламјата и, ако си оплашите нетри да клатнити ортомата"* [V,MP,220]; ~ *Големјут брат рекал: "Вăрзајте ме сус една ортома, пуштејте ме уф дупката и, кога ки а дрăснум, да ма искарите?"* [V,PM,16]; однос- но: **ортама** ~ *и́махме аднá ждри би́ца, брáт ми гă-у́чше тугáј ус-ќустéци дă-óде, рăвáн. Ќустéци знáјш шó-ј? Нанóјсто клáват ќустéци дą-мóже рăвáн д-óде. Ортąми, ќустéци* [ПК-,2(351)].

**оружје** n 'метална направа за стрелање (за напад или одбрана)' ~ *збогум ти моја другарке,[ збогум, јас те оставам,[ мојто срце ми нарача,[ да те оставам бре сама,[ јас ки јодам на борбата,[ сос оружје во рăце* [БВ,117-118].

**оружéн** adj 'дотеран, спремен' ~ *тогáс бáбата, кату гу ви́де такóв приминéт, оружéн, му вели: "си́нку, тéзи дивóјки нé са за тéбика; л'у когá сáкаш ти́нака л'у́ба, јáзе да ти нáјдам; éла по мéника!"* [V,MP,8].

**оса** f, zool. Vespa, в. **воса** ~ *викна писна Асан бегот,[ кај ке оставам млада анăмка,[ млада анăмка дробни деца,[ дробни деца клети сираци,[ голи боси, како оси* [БВ,150].

**осамдасé** num 'сто без дваесет' ~ *и тáм дујдé, фрóнт нąпрăви́а ви́ќе, дéка-ј тó Џумајáта, укупирáа сè Бугáрто. И куту-нáс стáри осамдасé гуди́шни чувéци, нéублéчни, тăкá-ј кáрăт на-фрóнто* [ПК,2(219)]; и: **осомдесéт** ~ *тел'áлот фати́ да ви́ка шејсéт хил'áди за кăштата, друг га артири́са седамдесéт хил'áди, áјде пак кăрпáчинот осомдесéт хил'áди* [V,MP,18]; односно: **осудéсет** ~ *да бéши нóгу стáра, пу мăжут ужи́вé сéдум гуди́ни нáпăкун ут чи́ста ду́ша ни́јна; да бéши удуви́ца осудéсет и чити́ри гуди́ни, шо не испáгиши уф валтáрут, дéн'а нóќа а пóстиши* [MV,K,314] – во изводокот имаме проширена употреба на предлогот **уф,** се јавува наместо предлогот 'од': **не испáгиши уф валтáрут дéн'а нóќа** (м. 'од олтарот'); за ова поопширно во граматичкиот дел.

**óсим** (< **осем** – со редукција) num 'број = десет без два' ~ *пóпут сахáтут гу им'ăш'и у ранкáта и гу гл'éндаш'и, кугá да дóјди óсим* [MS,t,68]; ~ *ут тáм, н'ă закáраха у Бад'éмч'ифли́к и там с'ąд'ăхми пу на с'éдим, óсим м'ăјинц'ą* [MS,t,2]; ~ *на гуди́ната стáна тéш'ка и на óсим м'ăјинци гу руди́ сабáлин* [MS,t,3]; и: **осом** ~ *и кату битиса свадбата, осом дни сетне тој зема лирата му, отиде на змиината дупка, свириши три дена и три*

*но́ќа* [V,PM,198]; ~ *чиниха што чиниха, дојдоха двајсит и осом дена, хизмиќарот му вели на дјатинту: "ајди, да си појми"* [V,P-M,238]; ~ *Го́спод ми помо́гна... купи́х на ву́јко ми кӑштата и на бра́та ми̇ магази́ата, и и́мам ту́ка на ха́нот, што се́дјам о́сом ме́сици, и ни́кој не можа́ да ми познае* [V,PM,16].

**осја́ти*** pf 1. 'сфати' ~ *тога́с зе́т му му ве́ли на ца́рјут: "еј дја́до, това́ гу чини́х, за да позна́иш и да си осја́тиш, ча на́ земја́та, што пове́лиш, на́ царчи́ната тво́ја и́ма сирома́си и бога́ти, што́то си́чки плӑштат една́ давани́на; што́то не тре́бува така́ да чи́ниш"* [V,PM,115]; 2. 'почувствува, осети' ~ *а́рно а́ма Ѓу́пино ọсети́л о́ти зме́о не́ма така́ дạ-гọ-ọста́ве ва́а но́ќ и зạто́а сạ-спремил* [ВГ(Мир)273]; ~ *ко́ạ ọ-ạмна́лọ, децạ́тạ ги-до́ạт, квạ-гле́да, та́ạ же́нạтạ, тạка́ ма́јкạ, ка́ọ ма́јкạ, не-е-не́јнọ д'а́те. Зна́чи о́нạ ọсети́лạ, мạка́р била зạ-два́ три́ де́н'а* [ЛС(К),110]; ~ *Та́ткọтọ ќо́рạв би́л, ọќọрạв'а́л, и пọ-рạки́ти ги-по́зна́вạл ко́ј-е, ко́ј не́-е... по́гọл'а́миọ по́йтạр, си-мạски́рạл рạки́ти... и ви́ка: "Блạгọсло́в дạ-ми-да́јш та́ткọ". То́ј гọ-фа́штạ зạ-рạки́ти, а́ма м-м-м, ста́риọ ọсе́тạл* [ЛС(К),114].

**осја́чи** pf 'оддели парче од нешто со помош на нож, секира и сл.' ~ *кру́шата, кату кру́ша, ка́к да вре́ви, и о́н, кату барли́в што бе́ши, фати́ со́с балти́ата да чу́ка на кру́шата, да га осја́чи, и, кату чу́каши, буча́иш* [V,PM,125].

**оскер** m 'војска, аскер' ~ *има́ло на не́говата ца́рчина на едно́ ме́сто чове́ци, штото бе́ха мло́го аси́и: давани́на на ца́рју не му да́ваха два́јси годи́ни. И мло́го оске́р* (sic!) *погуби́ ца́рјут та́му за́рди она́ја давани́на* [V,PM,107] – формата **оскер** место 'аскер' не ни е позната во други случаи и мислиме дека редакторот на Зборник на Верковиќ со право зад **оскер** ставил (sic!).

**ослепе** pf 1. 'кога некој не може веќе да гледа' ~ *постјаха, му удри по една дамга и на двамината и мо даде за пиле млеко от бивол млеко. Го земаха и они млекото, отишли на царјут, му намазаха очите, повике ослепе* [V,PM,160]; ~ *он па му вели: : "јаз отнапрет на Стамбол, на царскиј син му ослепех и двете очи; и колко хекимџии си собераха, не можјаха да го оздравјајат, и царјут сите ги заколи"* [V,PM,167]; ~ *друго рекло: "Јаз, като сӑ мијӑше царската керка, пиках сӑ в лигено и ослепја, та боедин лекарин ни може да јӑ излекува"* [V,PM,281]; 2. – (са) ~ *и на ониа дни, как и дошел царјут от кавгата, му са ослепели и двете очи: не можиши да види* [V,PM,125] – употреба на перфективниот гл. **види** во презент, наместо 'гледа'.

**ослуша*** pf 1. 'со органите за слух прими некои звучни сигнали'; 2. 'прифати нечија сугестија, послуша' ~ *и на ха́на и́мало една́ ходаја́ ху́бава, та л'у ко́ј да присп́и в не́а, ни осӑмновал... пак то́ј ни ослу́шјал, ами отише́л фаф ходае́та сас хала́јткатa да приспјӑт* [V,PM,254]; и: **ослóше** ~ *И вели́ му змие́та на охче́ре: "Побра́тиме, ја сам зми́ј, са бӑхтахме сас ади́н дру́к зми́ј и ми надви́, та ма сега́ тук фӑрли, и сам сега́ отсла́бнал та не мо́га да хо́дем, и ти са мо́лем да ми доне́ваш ката́ ўтрина мл'а́куту от охце́те ... и охче́ре... осло́ше го"* [V,PM,261].

**ослободи** pf 'кога лице што било осудено, односно што било в зат-

вор ќе биде пуштено на слобода' ~ *и вйка: "Тй, вйка, ўтри сă̈д ќе-бйди и-тéбе ќе-те-ослобóди фа-раóно, и-ќи-ти-слóжи на-йсто м'áс-то, на-слýжба, каквá слýжба и-мáл"* [ЛС(К),112]; ~ *кóа го-сý-дат óди, го-накáнува на-д'áдо-му да-потпйши, пá да-го-ослобóди од-бесйлка, óти го-турйли уф-зáтвор... И тój потпйшува* [ЛС-(К),112].

**ослободува** impf, в. **ослободи** ~ *óти го-турйли уф-зáтвор...И тój пот-пйшува. Е, го-ослобóдуват, си дóва дóма* [ЛС(К),112].

**османлйја** m 'Турчин' [BV,122].

**óснува** f 'преѓа што заедно со **вă̈ту-кут** се вткајува во платното' ~ *гу прумйнат идйн'у крáј на óснувáта на стр'ад'ă̈ на круснóту и ут'éг-нуват óснува кóлко мигдáн' йма;* [MS,t,7]; ~ *с'éтн'а óснувáта ја бирáт алиш'йда, ја з'éват инá кý-па* [MS,t,7].

**осóбено** adv 'најмногу' ~ *Е па, твá е, вйка, мнóгу прóста рабóта. Квá ќи-ýмри женáта, пóла свéт паднýва за-мажó. Или мажó ква-ќи-ýмри за-женáта. А-осóбено за-мажó женáта, óти мажó не-мó-жи да-се-испéри и- таќá си-и-принадáрино* [ЛС(К),120].

**особйна*** f 'карактеристика' ~ *за-пă̈рф пáт, иáко направйл н'áкоа гр'áшка, тóа, онóа, тр'áба да-му-се дáде проштéнка, óти направил еднá гр'áшка, áма йма мнóгу дóбри особйни* [ЛС(К),126].

**Осóјки** top. 'место што не го пече сонце', opp. на **присој (Метох – Серско);** стсл. осоиѥ [ЈИ,МИ...168].

**осок** m 'нуз продукт што го вгра-дуваат пчелите кога прават пити во кои се чува мед – восок' ~ *умовитојут у дома си отиде, пак лудојут товари базирѓанското имани на базирѓанските мулинта. Иманиту и било десет товара тимјан и осок. Тој гу занесе на висока гора, тамо беши набрал многo дарви, запали голем вогин, нетре на вогинот беши турнал тимјан и осокот* [V,PM,229] – во контекстот се забележуваат две граматички посебности, едната морфолошка (веќе спомената): про-ширена употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род *(многo дарви),* втората фонетска: испуштање на иницијалното **в-** во примери од типот **осок м. 'восок'** (исто и: **олови** < волови, **ода** < вода), но забележуваме и обратен случај: **вогин** наместо 'огин'.

**осоммйна** num = 8 души, само за машки, односно за мешани лица ~ *и заеднóч јуродйса на врă̈х тјáх и посéчи от нйх осоммйна; останá едйн от деветйна, и си фатй сос нéгу да си борйчка* [V,PM,21]; и: **осомтјамйна** ~ *тогáс и тój му вéли: "брáтќа мóи, јáзе сáм ги отепáх осомтјамйна заеднóч"* [V,PM,22].

**осраши (са)** pf 'се исплаши' ~ *рéче ч'ол'áка на змиéта: "Кóпам, óти на мéн аднá кóже óда ни ми стй-га да пйем, та затовá шта на-прáвем, сáма одáта на колйбата да си дохóде"... И катó ч'ý змиé-та, са осрáши, и рекохá си двáта змйуве...*[V,PM,262].

**остава** impf (в. **остáј**) 'дозволува' ~ *кату чух твојто име, ча си хуба-ва, дојдох тука аф градо, си нау-чих, ча твој мă̈ж е јадлив и да не остава друг мă̈ж да ти види* [V,PM,68]; ~ *татко му гу не ос-тавиши да пои, ама тој от много иштах, сам без таткова му изун отиде да чува, запали и тој шан-даните, кату другите му братја,*

*и седнал да чува* [V,PM,219].

**о̣ста́ј*** (и: **уста́ви**) pf **1.** 'стави нешто некаде, за да остане таму (на неопределено време)' ~ *е-е, ко́лк и́ма пу-пӑ́то зӑко́пино. Ќ-у́мре, ќо-зӑко́пат, ќ-у́мре, ќо-зӑко́пат. Устӑ-ва́ли пу-пӑ́то и де́чка. Ко́лк и́ма е-ее, но́ѓино пу-пӑ́то: за́вuј-го, о́стӑв-го* (спомени за трагедијата на бегалците од 1913 г., кога мајките бегајќи, под налет на разјарените грчки војници, си го оставале на пат третото дете за да ги спасат двете деца што ги носеле со себе) [ПК,2(308)]; ~ *пи́те ӑра́пино: "Де́к ќо-но́сиш то́о де́те ба́бо?" "Ќо-но́сум нӑ-зана́ат до-у́чум". "Ба́бо, ви́ке, а́к-са́киш о́ставј-о тук, прӑ-ме́не, а́с ќо-у́чум"* [ПК,2(268)]; ~ *се́тне и-оста́вил кучи́н'ата. Она и-вӑрза́ла со синџи́ре ја́к'и, му кла-де́ле на-у́шите бuба́к за-да-не́-му-се слу́ша* [ВС(Град),295] – во извадокот среќаваме неколку граматички посебности, некои од балканистички карактер; прва: проширена употреба на предлогот **на** кога упатува на внатрешност, наместо 'во' – **му кладе́ле на-у́шите буба́к**, втората посебност е во врска со линеаризацијата – местото на атрибутот во постпозиција во однос на именката: **и-вӑрза́ла со синџи́ре ја́к'и**; трета – проширена употреба на кратката заменска форма за дативен предмет, еднина **му** во множина наместо 'им' – **да-не́-му-се слу́ша** (на кучињата), **2.** 'напушти некого (односно нешто)' ~ *тога́с и жена́та гу позна́ и му ве́ли: "ама́н моја ду́ша Кулу́ф, ти́нака ли си ту́ка, што́ до́јди? Ах мо́ја ду́ша, ти са мо́л'а о́шти едно́ч да не ми оста́виш са́ма!"* [V,PM,11]; ~ *дека ќ-одиш луда Кал'о,[ дека ки си оставиш Кал'о,[ твојта мајка ји татко.[ На чужда мајка и татко,[ мајко и татко да викаш* [БВ,21]; ~ *Ив... па му удúраши на́зут, и му ве́лиши: Ја́с и́мам бо́рӥ да си крӑ́стам ут те́б, и ти́ и́диш на ме́н? Гуворú Ис... и риче́ на не́гу: О́стави сеја́, о́ти така́ ли́чи на на́с да си пла́тими се́коа пра́вина* [MV,K,308]; ~ *до́р да изре́че лакӑрдúјата о́фцете стана́ле ча́фк'и и летна́ле. Се́тне де́тто и се́страта оставúле кона́кӑт* [ВС(Град), 295]; ~ *ја пи́та дӑ́ш'тир'а́му: "д'е́ј з'е́н-т'у?" – "хич' ми м'ӑ пи́таш' та́ти, о́стави м'ӑ, на м'е́н'ӑ иди́н ко́н' да ми дука́раш' и иди́н ка́т му́ш'ка ру́ба"* [MS,t,29] – во солунските говори големата носовка се рефлектирала во *ӑ*, евентуално со назален призвук, и оттаму изненадува рефкесот **-у-** во придавката *му́ш'ка*, за кој не може да се рече дека е стар дублет, ниту пак српско влијание (поради географската оддалеченост) – останува претпоставката за евентуалната лабијализација; **3.** 'даде нешто, подари' ~ *сега́ са цени́х и ја́зе сос не́гу да и́да! и е́ту ми даде́ де́сет хил'а́ди гро́ша напрет да ти оста́вам ту́ка, да хра́ниш тајфа́та, дур да до́јда и ја́зе'* [V,PM,13]; ~ *"Ај, ви́кӑ, дӑ-не́-ве о̣ста́вӑ бес-пӑри́, ја́ нӑ-те́бе то́л-ку, ја́ нӑ-те́бе то́лку, дӑ-не́-си бес-и́ч пӑри́. Зна́јти, ви́ка, о́ти а́с сӑ́м ко̣мӑрџи́ӑ"* [ЛС(К),125]; ~ *аку Госпот рече, пак некој пӑт да са видими, не знам, туку ету това пӑрстен ти гу оставем. От то вечер аку останеш трудна и аку родиш мома* [V,PM,55]; ~ *му-ве́л'аха: "а́јде бе́гај от на́с! Не ти е сра́м! То́лку има́ни што ти остави́ та́тко ти, гу-изја́ди. От глава́та ти тегли́ш"* [V,PM,7]; **4.** 'ослободи, пушти некого, или нешто,

на слобода' ~ *тој не ги оставиши. Нај-после им рече на падариту: "закăлнети са за вашата господарка, аку ништу не ке да му чини на нашјут господар, така ки ви оставам!"* [V,PM,45]; ~ *за óра пулувúн вр'ӑ́тин', за ха óстаја да пуч'úнат óлувéту;* [MS,t,65]; ~ *хајдýтинот амáн му рече́: "бра́те, позна́х, ча си по-јунáк от мéника и затовá ти са мóл'а: óстави ме жúв да ти кáжа, дéка са нáште магазúи, да зéмиш злáту и срéбро, кóлку што сáкаш!"* [V,PM,21]; ~ *óстави м'ạ мӑ́н'ц'и, ми м'ạ бáраш' , јас умúрам, ти сă газó си игрáш'!* [MS,t,13] – рефлексот **а** за големата носовка во лексемата **газó** претставува само привиден исклучок од нормалната замена – во прашање е резултат од неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали при што дошло до совпаѓање на **а** и **ӑ** (истово објаснување важи и за случајот **мажó** од наредниот контекст); **5**. 'остави жена' (= се разведе) ~ *пáк мажó и сáкаши да га зéми, зашто нејната гиздавúна не можи да си искáжи, áма тýрскиј зáкон такá кату не дáва, зашто Тýрците, когá остáват жéните си, им дáват никáхот сетни пак да си зал'ýбат...*; ~ *легнали да спет, и тја го запитала, а тој хи вревил: "На тебе што ти трјабува да знајăш?" Тја му рекла: "Ил ми кажи този даро от што је, ил шта та оставе"* [V,PM,283]; **6**. 'дозволи' ~ *дошло на осомтја дена, му вели на попот: "тате, јазе за вода ки ходам". Попот гу не оставиши. Тој не послуша на татко му, туку зема един бардак на ранката му* [V,PM,225] – во текстот среќаваме три морфо-синтаксички посебности, прво во врска со линеаризацијата: глаголот и кратката заменска форма се одделени со негацијата: **попот гу не оставиши** (м. ...не гу оставиши), што не е обично во литературниот исказ, второ директниот објект се јавува придружен со предлогот **на: не послуша на татко му,** трето – употреба на предлогот **на** во функција на 'во' односно 'со': **зема един бардак на ранката му** (м. ... во (со) ранката му); ~ *му вел'áт: "дéка ки úдиш, побратими, от тýка, та такá вúкаш? Не знáиш ли, ча тýка úма дéвет брáтќа хајдýци, што нé остават човéк да промúне́ прúз тýка, биз да му зéмат, што úма на дисáкот?"* [V,PM,21]; ~ *от јунаците сос авџиолиа стана букосвиец, ги фати падарите, сакаши да ги свие кату важета. Они фатиха да му са мол'ат да ги отпусни, да му остават и мулетата да пасат аф ливадите* [V,PM,45] ~ *умрентујут длаговал на три арнаути по сто гроша, и арнаутите не оставиха да гу зарӑјат, туку гу бијаха да им даде тристате гроша* [V,PM,33]; ~ *си мол'ам на тебе, царју, да ми оставиш да идам на господаро ми да му закарам тиа верисии, што му собрах от човеците, ча и он не знај, дека си нахождам, и, ако е касмет, пак можи јазе да си чинам твој зет* [V,PM,22]; **7**. 'одложи нешто да се стори во иднина' ~ *тогај зева пушката да ги отепи и двата там, дека си науми, пак вели сам: "по-харно е да оставим за утра тајa работа". И остави си пушката, та си легна да спии* [V,PM,163]; **8**. изр.: **оставем ти сос здрави** (поздрав кога некој заминува) ~ *и јунáкот са благодарú от тáја рéч, извадú една́ шéнпа алтӑ́ни, дадé на двеTé мáлки и на женáта и речé: "остáвем ти сос здрáви, мáјко"* [V,PM,23]; **останахме гладни** (=

немаме средства ниту за основните потреби) ~ *един ден и рекла: "мари жену, ки ходам јазе на корбет, белке по дин кисмет излева..." И жената му вели: "да поиш, манжу, зере глендаш, останахме гладни и голи"* [V,PM,161]; **нéма такá дạ-гọ-ọстáве** (= ќе го казни) ~ *áрно áма Ѓýптино ọсетúл óти змéо нéма такá дạ-гọ-ọстáве вáа нóќ и зạтóа сạ-спремил* [ВГ(Мир),273].

**остане** pf **1.** 'се задржа на истото место каде што бил' ~ *царјув син просрја ръка да га фати, га фати за пашката, и остана опашката на негу* [V,PM,73]; ~ *нај-гол'áмојут на еднó село си-фáти гувидáр, да пасé сéлските гувéди, и останáл тáму* [V,PM,20] – уште еден случај на проширена употреба на множинската наставка **-и** кај именки од среден род (**сéлските гувéди**) – оваа појава има пошироки размери, в. во граматичкиот дел; ~ *и така детету оставалу да чува дјуќанот и, дур да дојди ахтаринот, детету и продал за неколку гроша нјашту, парите ги тури аф онова кесе, што му и дал старио* [V,PM,34]; **2.** 'заземе функција' ~ *тамошниј цáр са случи да ýмри, и останáло санот му на цáрчината. И на ониа дни úмаши кавгá сос дрýг цáр, беши собрал ојска* [V,PM,8]; **3.** 'се лиши од нешто' ~ *гу-изјáди сос побрáтимиту му и сос посестрúмките: тој останá кату прóсик гол, и фатиха свјáтот да му са смéјат* [V,PM,7]; ~ *устạнáх бис скăршен динáр, устанáх гóл;* **4.** 'кога некоја состојба ќе остане непроменета' ~ *пак тјанака: "ах мале, човек има, скрихом ми земува хупките". Дувечераха, здигнаха софрата; она останала гладна, си легна сос мајка ú тјана да спии* [V,PM,34]; ~ *лисúцта а-видéла пу-дéлто кá óде. "А -бе, вéле, дéдо шó тáа лисúца путéбе óде?" – "Остај, óстај бáбо, тáа лисúца, сјáа нúạ ќи-ј-дáјме аднá квáчка..."* [ПК,2(266)]; ~ *кạј рекáтạ сéдạм крáви. Рáнити, дебéли, гọéни, áмạ пóсли ниф изл'áгạли слáби, ọдвáј óдạт, ги-из'áли нạ-гọéните, ạ-пá úсти ọстạнáли, не-се-нọпрạвúли* [ЛС(К),112]; ~ *л'у отидоха прицарските конаки, Цăрнодреха си закачи за пенџирјате и ка залепена остана. Колку си мачиха да га откачат от пенџерета, не можаха* [V,PM,53]; **5.** 'кога нешто нема да се потроши до крај' ~ *вуденичáрут имáл рọсници и-ọтúшла лесúцта, сăнăјăдéле су-руснúци и тá шọ-муọстăнá си-ạ-нăмăчкá глáвăта и сиизбегá. Пọ-пăтут кọгạ-гу-стигнá вóлкут и-фăтú лесúцăта дạ-му-сеплáка нạ вóлкут...*[ВМ(Сар),316]; ~ *и през нăшта натоварва ги нéз мулета умр'алите и ги испусне кăде искат да идат мулетата... На нóа чув'ак са останали парите* [ВД-(Кал),316] – во контекстот имаме употреба на л-формата со значење на гл. придавка: **нéз мулета умр'алите** (м. 'умрените'); **6.** изр.: **устạнá на сýу** (= кога некому нешто ќе му биде ускратено, односно нема да му успее); **остана сос имја** (= кога за некој ќе се стекне извесно сознание, односно кога некој ќе добие прекар) ~ *та тóј, от што бéши сиромáх и кăрпáчин, са чинú сáтника едúн богáт: кату негу друг не имаши. Останá сóс úмја, ча брáт му от Стáмбол му дадé пáри и са чинú богáт* [V,PM,19]; **останáла чýдна** (= се загрижила) ~ *тогáс женá му му вéли: "вáрај, мăжу, товá сóн лóшу е – еднó дéте úмами, мóжи и товá*

*да ни ýмри". И така женáта му влезé на млóгу гајл'á и останáла чýдна* [V,PM,30]; **останáла тéшка** (= забременила ) ~ *по дно време имало две кумшии, и двете чендо немали. От неколко време сетне Госпот на едната кумшијка ја даде, та остана тешка* [V,PM,241] – во текстот се забележуваат две посебности, едната фонетска (зачувани траги од некогашниот назален изговор: **чендо**, другата морфо-синтаксичка (натамошно упростување на падежниот систем кај заменките: употреба на кратката форма за директен објект **ја** наместо дативната 'ѝ': **на едната кумшијка ја даде;** ~ *и от млóгуту молéни Гóспод дóчу нéговата мóлба и му дадé; жената му останáла тéшка* [V,PM,7]; ~ *и еднош излезоха по горатa сос жената му, на Бога се верно мол'аха... И пак от горатa са вăрнаха и си отидоха у дома. От нус час жената му останала тешка* [V,P-M,215]; односно: **останала трудна** ~ *аку Госпот рече, пак некој пăт да са видими, не знам, туку ету това пăрстен ти гу оставем. От то вечер аку останеш трудна и аку родиш мома ...* [V,PM,55]; ~ *имáли еднá кýчка и еднá кубúла: кóските онúа ги јадóха. Женáта му, кýчката и кубúлата фрéт остaнáли трýдни от рúбата* [V,P-M,144]; ~ *тјáнака му велú: "тúнака, сúнку, тáтку úмаш едúн пóп, заштó он бéши дошéл едúн дéн на горáта да набéри дăрва та тогáс ми бéши фатúл, та от нéгу останáх трýдна и ти родúх тéбека"* [V,PM,106]; **останáл сирáк** (= му умреле родителите – двајцата или еден) ~ *еднó врјáме еднó чорбаџúјцко дјáте останáло сирáк от тáтко, отúваши нá скол'óто, са учаши кнúга* [V,PM106]; **иштáх му остáна** (= остана со голема желба за нешто) ~ *едúнојут кóрин úмаши сáл еднá смóква. Погул'áмојут брáт га изјáди смóквата, на по-мáлкојут иштáх му остáна, кáк и тóјнака не можá да не кýси от смóквата* [V,PM,28]; ~ *ки остáнам тýка, ки чáкам дýр на дрýгата годúна да си чúнат смóквите, и јáзе да накýсам о-тúа смóкви, óти иштáх ми остáна* [V,P-M,28]; **хатар да не ти остани** (= да не се навредиш) ~ *му вели: "калитати, ти са мол'а да ми дајш твојта кубила да ида на воденица да мел'а едно кило чиница!"... – му вели на кришанлако му: "хатар да не ти остани, јазе, кубилата ми е трудна, не ти га давам"* [V,P-M,94] – употреба на номинативната заменска форма **јазе** наместо општата 'мене': **јазе, кубилата ми е трудна;** ~ *ами царицата и рекла: "нека земи кривото муле да и он нека дојде с тебе, хатир да му не остане"* [V,PM,159] – во текстот одново прави впечаток линеаризацијата, имено кратката заменска форма и глаголот се разделени со негацијата: **да му не остане**; ~ *му вéли пóпот: "јáзе ти сáкам да ми си цјáниш хизмиќáрин от кýк до кýк и хатúр да нé ти остáни, чá на кóго хатúр ки му остáни, по еднá фáша царвýли от грабóт ки са извáди"* [V,PM,127]; **не остана глас веке** (= се кажува кога некој продолжително и многу плаче) ~ *ами невестата на морету не остана глас веке да плачи, ала с умот си молеши на Бога, да ја откини от морету* [V,P-M,166]; ич' óстави сą (= нема смисла да се зборува за тоа) ~ *нацúкува т'á: "трăчáти кумшúји!" и*

*кумшијиту тра̑чат, пúтат: "ш'тó стáнахти?" "ич' óстави сă, тóс гóстину... смýкни идúн кóкал... úш'тиш'и да сă удáви"* [MS,t,38]; **не остана рент** (= немаше погоден момент) ~ *си отиде приз друг пăнт по-блиэкно; на мајка му и не остана рент да пита за поранките на слăнцето, ча беши близу пу Ѓорѓувден* [V,PM,199] – во извадокот се забележуваат остатоци од носните гласови: *пăнт, рент;* **да не му остани севда** (= да не остане со неисполнета желба, со недоживеана љубов) ~ *после пуштил крапачино малкото дете от три дана, да земи жената му, да ја донесе на конакот, да ја види и крал'ут, да не му остани севда за неа* [V,PM,244]; **остани сос Богом** (= поздрав кога некој си заминува) ~ *тогас тојнака са чини пиле, касна на паратиро и рече на нивјастата: "остани сос Богом"* [V,PM,91]; со исто значење: **останите с здрави!** ~ *Тогај вели на домашните: "останите с здрави!" И домашните говорат на них: "сос здрави да појти! Бог да даде хајрлија касмет"* [V,PM,245]; ~ *пуглидáл дéду Гóспут, пуглидáл и си-тăргнáл: "Остани су-здрáве, нивéсту!"* [BB,310]; сп.: **оставем ти сос здрави** ~ *извадú еднá шéнпа алтăни, дадé на двеmé мáлки и на женáта и речé: "остáвем ти сос здрáви, мáјко"* [V,PM,23];.

**останува** impf 'следува' ~ *сега за нивјастата си карат, кој да га земи. Лалата га сака, зашто от царјут на негу останува* [V,PM,47].

**остари*** pf 'кога покажува знаци на старост' ~ *татко ми беши богат млóгу та сегá запáдна: хем остарјá, хéм жúви са и тáтко ми и мáјка ми, и јáзе сегá рабóтем по шејсéт пáри на дéн да ги хрáним* [V,PM,...]; ~ *тогас Гăрциту рекоха един на друг: "е, побратими, истина Бăлгариту са били бодали на земјата: ету остарја, отиде, пак пита за времената"* [V,PM,179]; ~ *дурдé бéх млáт и врăтјáх кáминот да да мéли водинúцата, бéх хáрин, и ме зóбеа, и ме пóиха, и ме чéшеха, áма сегá остарјáх, ету ме извадúха тýка на снегó* [V,PM,138].

**остóри** pf **1.** 'направи, стори' ~ *и хми кáзал пáк: "Л'у кóј заминé прис хáна, кóлку харч да остóри, парú да ни зúмат'а". И тóј си отишéл сас халáјтката на ходаéта* [V,PM,255]; ~ *и детето му са примóлило и зарéкло, óти нéк да остóри сúн на баштá си и да му дадé нéговите дрéхи, пак тóј да зăме нéговите и са приклéло да омрé та, áко стáне на пóфтор, тогá да кáжја на баштá си, óти е тóј сúн* [V,PM,257]; ~ *та от нáзикáна рјáка фáтали кáта дéн по еднá рúба. До две, до три укú дохóдјала. И такá едúн ден катó остóрил плýт за рúбата, кóј да е зúма, и отридúли на цáрја да е дáват* [V,PM,255] – во крајните источни говори кај повеќесложните зборови се има развиено и вторичен акцент, т.е. зборот се јавува со 2 акцента (основен и секундарен): **нáзикáна; 2.** изр. **остóрили лакардúа** (= се договориле) ~ *и ќосéто остóрили лакардúа сас баштá си, визúрја: кóј шта зéме от незикáна мóми? – кóј донесја жúвата вóда. Ја ќосéто ни глéдал да са ожéни* [V,PM,257].

**óстра** adj (m,f) **1.** 'нож, секира и сл. ако убаво сече' ~ *а третата, нај малката, му вели: "тате, немој гајле бериш за това туку иди, на меника да ми купиш едно хăртле*

*малку и една бăрза кубила, и една остра сабја и мăжки дрехи: јазика на војска ке да идам!"* [V,PM,71]; ~ *тјанака са ублечи сос мăжки дрехи, са опаси сос остра сабја, вјахна на бăрзата кубила, киниса на пăтјут* [V,PM,71]; ~ *му р'éчи сфáт'ạта "млóгу óстра нóш' и́маш'"* [MS,t,78] – во случајот формата за женски род **остра** го покрива и машкиот, што е резултат на нефункционирањето на категоријата род во овие говори; сепак ја имаме забележано и соодветната форма за среден род: ~ *така вечерот, кату заспали кумшиите и домашните всите, тогас излезе женaта дол на будрумот и зела остро нохче, да беши заколила прасинто* [V,PM,193]; **2.** 'кога некаков предмет (во случајот камен) е стеснет кон врвот со нерамнини што можат да сечат, односно да предизвикаат некаква повреда' ~ *прăпл'увáла пá пуминáла вóдта. Чини́ла дạ-ј-прăфтáсе. "Брáте, фăрли, рéкла сéстрạта, бри́чут, дạ-сă-чи́не óстри кáмăјне дạ-нă-мóж-дạ-нă-сти́гне"* [ВГ,269] ~ *пá-ј прăсти́гнуве, пá пу ни́х. Фăрле брáто бри́чо, стạнáли кáмне óстри... Тáткуто прăви́л шó прăви́л, пуминáл и кáминто* [ПК,2(228)] – во контекстот има уште еден пример за споменатата специфичност во линеаризацијата: кога атрибутот доаѓа зад именката (**кáмне óстри**,...).

**острами*** pf 'направи некој да се чувствува виновен, посрамотен' ~ *му вéли: "Мăжу, ти́нака ти́а дéца тáка, кáк ги научи́, нéкој пăт ки ти острáмјат, л'у от сегá да фáтиш да му са кáраш"* [V,PM,25]; и: **осраме** ~ *кажи, кажи Гоно шо му е болката?[ Право да ти кажам бре мили бај Дино:[ твојта ќерка Софка дали е дивојка,[ дали је дивојка или е нивеста,[ ако-ј дивојка бре мили бај Дино,[ ако-ј дивојка наскоро ја мажи,[ наскоро ја мажи да не те осраме* [БВ,48]; ~ *тогас ламјата гу пл'уна на образот и му искара капата и му вели: "ету ти а капата ти!" Тој дојде от тебика понапрет, има шес саати. Тогас тојнака си осрами* [V,PM,46] – во случајот среќаваме удвоен сигнал за посвојност: **ету ти а капата ти!**

**острамоти*** pf – в. **острами** ~ *дојдоха и царските зентјуфци до него и го питат: "дали можими да најдими тука от пиле млеко?"... и тој им рече: "по една дамга ва удривам на ганзот". И они си острамотиха, ама што да чинат!* [V,PM,...]; ~ *тогај чобанот еднош викнал на името ланџица, и ланџицата бе излела от царската пазуха. Как виде царут, така мошне си острамоти, дури падна на земјата, си залиса* [V,PM,176]; ~ *и ја приучова невестата му сам он, хем ја вели: "ету утри ни дојдат тука базирѓаниту. Да глендаш да не ме острамотиш!"* [V,PM,164] – случај на употреба презент од перфективен глагол со значење на идност: **ету утри ни дојдат тука базирѓаниту** м. 'ќе ни дојдат'.

**островичка** f 'парче земја среде вода, остров' ~ *и тај като варвјал с тјах, стигнали ду едно гол'амо море. Всред нег имало една островичка, там сја запрјали чаплоците да починат* [V,PM,285]; ~ *и ноз ден сја забахтало морето и исфăрлило на островичкăтă толко жјувини, штото сја напăлнило сичко на там* [V,PM,285].

**ọстри́лọ** n 'остриот дел од секирата' [ЛС(К),95].

**осу́мна** pf 1. 'кога ќе се обзори, наутро пред да се појави сонцето' ~ *васа нóшт на мрачи́ло да сá; ниту тóј да га ви́ди, ни́ту жена́та нéгу, та утринта́ óшти по зорјата да га оста́ви па́к жена́та са́ма. Кога́ ки осу́мна...* [V,PM,11]; и: **ǫсӑ́мне** ~ *пăрвиǫ нарéшник му-ви́ка: "Тва́ д'а́ти дą- е-зра́во и жи́во". Вто́риǫ ви́ка: "Срéка гǫл'а́мą дą-и́мą", ą-трéтиǫ ви́ка: "И-на-то́ą тăргóвецǫ дą-му-ја́ди има́нитǫ". Тój е-чу́л. И-сéą ǫсӑмна́лǫ* [ЛС(К)107]; **2.** 'наутро кога ќе се пробуди' ~ *и хара́пина ни са ви́дел, што ста́нал, и ч'овја́ка си лéгнал сас хала́јтката ца́рцка и осӑмнали зра́ви* [V,PM,254]; ~ *и на ха́на и́мало една́ ходајá ху́бава, та л'у кój да приспи́ в нéа, ни осӑ́мновал... пак тój ни ослу́шјал, ами отишéл фаф ходаéта сас хала́јткатa да приспјӑ́т* [V,PM,254]; ~ *цéла нóш нé спа́х, тąка́ усąмна́х* (= ноќта ја поминав без да заспијам); **3.** изр. **дудéк на ади́н нé му са-стéмне на дру́к нé му ǫсӑ́мнуве** (= често се случува несреќата на еден да се совпадне со среќа на друг); клетва: **да нé усӑ́мниш** (= да не го дочекаш утрото, да не се пробудиш); сп. **Сąмну́л'ка** (= име на ѕвезда Деница) [ПК(Гăр)].

**осуше** pf 1.'кога растение ќе престане да вегетира' ~ *дека брала там заспала,[ меѓу цвеќето,[ поминало лудо младо,] крај градинчето.[ – Стани, стани калеш Шијке,[ доста си спала,[ ќе повене калеш Шијке,[ ружиното цвеќе.[ – Ак повене нек се осуше,[ друго ќе берам* [БВ,224]; **2.** fig. 'кога човек многу ќе заслабне, најчесто од некоја опака бо-лест' ~ *сӑ-исуши́л, вéјка стąна́л* [ПК(Мор)].

**ǫсӑ́ди*** pf 'одреди казна на некој што е виновен' ~ *ви́ка: "Утри сӑ́дǫ шо-ќи-ста́ни, тéби ќе-ти-ǫсӑ́ждąт нą-смӑ́рт". И тąка́ и́сто стąна́. Дéн', два́, тóą гǫ-пушти́ą, ǫнóą гǫ ǫсӑ́ждąт* [ЛС(К),112].

**о-тамо** adv 1. 'од тоа место, од местото за кое се зборува, оттаму' ~ *и те му рекоха: "ниа не можими да наситими един јунак". И него ошти да му дадат леп оттамо* [V,PM,234]; ~ *о-тамо си зема нивјастата му, отиде на каминот и нал тамо двете му братја, дип са беха оголили, ги зема о-татак, ги занесе на татковината му* [V,PM,238]; ~ *и тој стана о-тамо, отиде, уседла белата бесна кубила. Тогас кубилата му рече: "тајл'акот остави го тука..."* [V,PM187]; **2.** 'потоа' ~ *една бозлугана ја одрива, та ја клава нетре на хурната, ја испекова. О-тамо па са варна на трите моми* [V,PM220]; ~ *и реката му стори пăнт, промина. Оттамо достигна на едно место, две планини една от друга са бииха, са караха* [V,PM,199] – во текстот среќаваме уште една потврда за присуството на остатоци од назализам во овие јужни говори: **му стори пăнт.**

**о-там** praep 'поради таа причина' ~ *тогас мајка му му вели: "нема мајко ништо. Ден везден л'уди глендаш по сичката земја и о-там на човек ти мириса"* [V,PM,199].

**отара*** impf 1. в. **отвори** (pf) ~ *и рекоха на неа: "ти, стара баба, можи да знаиш, дека си нахожда дјун'а ѓузели, ти са молими, бабо, да ни кажиш, нејната врата как са отари"* [V,PM,232] – пример за употреба на номинативната наместо вокативната форма: **рекоха на неа: "ти, стара баба, можи да знаиш";** ~ *царјут извади аскер млогу, и катарџиата, как отворил оно најмалкоту чарчаф, покри не само*

*фрет аскерјут, туку и царскиут конак гу покри, ча то чарчаф, колку да сакаши катарџиата, толку гу отаришш* [V,PM,79]; и: **отвара** ~ *тогас старата змиа му ја даде кабачката, хем му наринчја: кога сакаш да ја отвариш, да велиш "ач асандра"* [V,PM,176]; **2.** 'кине плик од писмо' ~ *он-гạ-кúни твá и пúши нạ-жéнạ-му: "Квạ-ќи-дóјдạ твá д'á-ти шọ-ќи-дọнéси писмóтọ дạ-гạ-дáјш пóмлáдạтạ ќéрка..." Квạ-ọтвáрạ óнạ писмóтọ, тóạ ọнóạ и-женáта мó-рạ, нáли. Мажó-и и-пúши тạкá* [ЛС(К),109]; ~ *гọ-дáвạт писмóтọ нạ-бáбạтạ, дạ-кáжими, нạ-жéнạ-му, тáạ гọ-ọтвáрạ, áмạ óн, úч, нú дạ-се-шéгувạ сóс ќéркити, дạ-кáжими, н'áшто, нé, кáọ дạ-не-знáј нúшто се-пpáви. Тúạ чéкạт дạ-кáжи н'áш-то, пá нúшто* [ЛС(К),125]; **3.** 'ја отстранува врвката со која е врзана "устата" на вреќа' ~ *тúạ не-знáạт. И тúạ ги-врáт'ат су-сé твáрọви. "Зáштọ не-врáт'ạти?" "Тạкá нạрéди цáрọ". Тúạ се-врáтạт, ọтвáрạт чувáлити и внéтри чáшạ* [ЛС(К),113].

**отат** adv, в. **о-тамо 1.** ~ *отат иде лудо младо,[ дури силин, дури вилин,[ ка се вије, ка се крше,[ куту прчка царничкова,[ куту гранка миндалова* [ТГ,177] – во гевгелискиот (од каде што е контекстот), како и во другите долновардарски говори некогашното вокалното **р̥** се реализира со призвук, но Тановиќ тоа не го одбележил; сп.: **ка се крше;** исто така рефлексот од **големата носовка + р** ги предава како вокално **р̥: прчка (царничкова).**

**о-татак** adv, в. **о-тамо 1.** ~ *и нал тамо двете му братја, дип са беха оголили, ги зема о-татак, ги занесе на татковината му* [V,PM,238]: сп. top. **Отăтак Лăката** 'од онаа страна на лаката'; сп. **лака** = место каде што врти реката (Елешница, Валовишко) [ЈИ,-МИ...,168].

**отбира*** impf 'прави избор' ~ *на они-ја дни един цар отбираше јунаци за неговата мома, да чини брак* [V,PM,184].

**óтбрáтки** pl.tt. 'на недела по свадбата младоженеците одат на гости кај родителите на невестата, таму остануваат и на ноќевање' ~ *дóјди нид'ăл'ата, ги калéса тáтку-ји на óтбрáтки* [MS,t,15]; ~ *на четвăртокот мајка ú за пусни две малка, да ги акалесат на отбратки. И те на пентук вечерот часот на един за везмат едно деверче сос них, за подат на татка ú на отбратките. И как за подат на двором, перво за извадјат статјавата от земјата нивјастата и зентјут. Така сетне влеват у дома. Тамо, колко роднини има нивјастата, за му бакнат рăнцата, после и колакот големојут двамата ки го разбијат на два комати, да така за седнат, да сторјат здраво-живо. Го питат зентјут как промина сос нивјатата, и нивјастата сос зентјут. Така сетне вичерат. На субота па часот на 9 сватот за собере неколко мажи и жени. За везмат л'ап, вину, јадени. За подат на нивјастинската кашта, да повидјат младиту. Друга една малка свадба са чини нос ден, часот на 12 секој на каштата му за пој. Тогај хождат побратимиту, ги зеват младиту, ги заневат на зентјувата кашта. И на обичеј конец. И на мене радост* [V,PM,251].

**отве́ђја** pf 'допрати, однесе' ~ *и тóј заве́ђја цáрја за ракáта, та го отве́ђја при казáн'а, и му кáза всúчко, óти тóј гу напсóва, пак дрýгиа заклáха, та на нек остáна халáјткатa, и óти рéч'а: "Гóспот*

*да ми дадé, а тó от цáрја парú囲ништá“* [V,PM,255]; ~ *тога царо зарадуван прашил jă, што иска да хи даде? Тја му искала нова кадилук, от де тја била, осем товара алтанjă и двесте души ојскă, да ја отведат ду градо хи* [V,PM283]; ~ *та го запúтало, кадé са нахóжда вóда да пúјат. А ќосéто знаjáл, кадé úма. Отвéл го на едúн бонáр блúзо при пăтја. Фл'áл ќосéто в бонáрја напúл са вóда, флéзло и дéтето в бонáрја, пúло и тóј* [V,PM,257] – во извадокот имаме уште еден пример за нарушена конгруенција: субјектот е во машки, а предикатот, л-формата во среден род: **пúло и тóј**.

**отвори** pf **1.** 'отстрани некаква преграда, односно направи нешто да биде достапно' ~ *л'у от мăра чáс сéтника отвори си учúте и прогледнá на гори кадé дăрвото и, когá видé хáрно, дăрвото е бúло...пăлно сос драгоцени и скăпи кáмини* [V,PM,7]; ~ *пак касметјут му вели: “да идиш да земиш едно вреке и тука да дојдиш на лозету, да кладиш ноѕите ти нетре... и да отвориш устата от врекиту”* [V,PM,83]; ~ *утúшăл кум-Вóлчо: “Кума-Лúе, óтвор-ми, кума-Лúе!” “Ќи-ти-утвóрăм, кум-Вóлчо, ама-у-гóре на-тавáнут да-не изглéдиш!”* [БМ,203]; ~ *влезé нéтри самóс, земá кнúга, отвóри пéнџирјата, фатú горе да извáжда ђурнéк схéдио* [V,PM,18]; **2.** 'со помош на клуч (во овие говори паралелно со **кл'уч** се употребува и: **отвур**) направи некаков влез да биде слободен (пр. од просторија) ' ~ *му ги наброи, и кадиата му даде кл'учовету. И тојнака ги зема, отиде, га отвори каштата, влезе натре* [V,PM,18]; ~ *тјáнака му дадé на бишкáринат сúчките кл'ýчови и му речé, сúчките одаú да ги отвóри, сáмо еднá удаjá да са чýва, да не га отвóри* [V,PM,116]; ~ *цетата лајат по дворовите,[ колите тропат по калдрмите,[ галена Рада оште не станува.[ Отвори стрино шарено одајче,[ покрени стрино ресено килимче* [БВ,40]; ~ *и л'у отиде слепиот на капиата му, отворил вункашната капиа, влезе нетри на дворот, та не и знаел, ча и друг човек иди после него* [V,PM,188]; ~ *излезé дóл, здигнá пот скáлата што бéши мермéрот, најдé кл'ýчовиту, отворú магазúата, влезé нетри* [V,PM,18]; **3.** 'распростре, пр. постилка' ~ *цар-јут извади аскер млогу, и катарџиата, как отворил оно најмалкоту чарчаф, покри не само фрет аскерјут, туку и царскиут конак гу покри* [V,PM,79]; **4.** 'раскрили страници на книга' ~ *вечерта васа ношт отвори една книга, сé си пејаши; при нивјастата не приближи, ниту ја фати сос рăнка* [V,PM,79]; **5.** 'со кинење на плик ја направи достапна содржината на некое писмо' ~ *твá д'áти отивáјќи сéднал, л'áтно вр'áми бúло, под-еднá гóрница... Вúка “шо-не-г-отвóра тó-пúсмо áс”* [ЛС(2),108]; **6. отвори магазиа** (= кога некој магазин (продавница) за прв пат ќе почне да работи) ~ *му дадé дéвет шéнпи алтăни и му вéли: “áди сегá, úди си пáк да отвóриш магазúите ти, да си глéдаш рабóтата здрáва и да нé вéлиш óшти еднóч, ча садé на твóјта кăшта е Бóг!”* [V,PM,153]; **7.** изр.: **вујнá утвурúл** (= започнал со воени дејствија ) ~ *тáтку му и мáјкă му олаџáк си прăкăжуваáле: “цáрут гулéма вујнá утвурúл, вóјскăта а*

*зdрубúл; имáло нúкоа дујнá-ѓузилúјка тáм, зạ нéа сă типáл"* [ИГ,114]; со блиско значење: **огин утворија** (= припукаа) ~ *а бре браќа, браните се,[... огин ќе утвориме,[ бајрак ќе развиеме,[ бајрак за Македонја* [БВ,82]; **му отвори очте четри** (= го натера со големо внимание да проследи некоја работа) ~ *кату ја виде царјувото дете, падна тамо кату умрјант, проглендот. Как виде така чамурциолу, му удри една пл'асканица на царјувот син, му отвори очте четри* [V,PM,232]; **а утвурима лакăрдијата** (= почнавме разговор за нешто) ~ *сеа сакам да речам оти ут виа ангариј мадаф, чунким а утвурима лакăрдијата за ангаријта, оти ут та мадаф има и ангарија на бегут* [МЕ(Р),74]; **ки-утвóре рáбóта** (= кога се очекува нешто да земе негативен развој, пр. некоја болест) [ПК(Мор)].

**отворин** adj 1. 'кога внатрешноста на нешто, пр. на просторија, е доста-пна' ~ *пусна о-там надол пита-та, и тој после неа, та пак пи-тата отиде праве на нос конак. Кату беше отвòрена портата, влезе и тој нетри* [V,PM,214]; ~ *сакаше да гу глатни цјало детенто: толко беши отворена устата му, штото единојут додак му беши на земјата* [V,PM,215]; ~ *да как испаднáл ут вóдата, а видé нéбито отфорéн, и Сфéти Дýх па слéзиши катý гулýб нáврạз нéгу; и глáс мỳ дујдé ут небúн'ата: Тú си мóјо сúн милослúф* [MV,K,308] – во текстот среќаваме интересна множинска форма **небúн'ата**, што секако не означува вистинска плурална форма од именката **небо**, туку се работи за извесна експресија (в. *Бл. Конески*, Граматика, с. 223); **2.** изр.: **да ви е вратата отворена** (= да имате отворен пристап до нешто) ~ *им вели: "господáри моú, вúа, што длагóвати на мóј господáр ету тóлку грóша, мáксус за вáс сам дошéл да ми платúти, и пáк да ви е вратáта отворéна"* [V,PM,20]; **сас утворина уста** (= се кажува кога некој е крајно изненаден, непријатно) ~ *сă пукáци тóј гóр'а на бр'ạстó, си јáхнува кóнч'ạту, врăтнува кл'ýч'у, си пру-л'éтнува утáм. И инсáну устáна сăс утвóрина ýста да хáска на гóр'ạ ... вил'áха: "Гóспут' бúш'и тóс"* [MS,t,...].

**отвун** adv '(од)надвор' ~ *еден ден старата баба парамана излела отвун порти, да налии вода с две бардаци* [V,PM,165].

**óтвур** m 'метална направа за заклучување и отворање – клуч' ~ *дáј ми óтвурут ут амбáрут* [СК,-332]; ~ *óтвурто сум си-ги-зạбрạвúл* [ПК,2(82)]; ~ *кạ ќи флéзе дóма, уф нéгувọт двóр úма óдрина (асма), ќá· сублéче кушýл'та, ќá· зă-кáче тáм нạ óдринта, нă дирéкут. Ут кушýл'та óтвурто сă уф мус-тáќте* (во шлемот) [ИГ,114].

**отвурче** n, dem., в. **отвур** ~ *слези си доло јов јудајче,[ земај си алтăн јортвурче,[ оптвори алтăн чекме-ценце,[ земај си пари небрујени* [ТГ,211] – во контекстот среќаваме именка употребена како атрибут, според турски образец: **алтăн јотвурче** (м. 'алтăнско јотвурче', т.е. позлатено), исто така: **алтăн чекмеценце**.

**Отвăдните лóзја** top. 'место со лозја што се наоѓаат на **оваа страна**' (во однос на одреден, познат објект) – с. Савек, Валовишко [ЛИ,МИ...,168].

**отвăнка** adv **'однадвор'**, **в. отвун** ~ *влева нетри жената му, си за-клушта нетри, са искри. Га дојде арапинот отвăнка, што да види:*

*киту алтуни има, киту от жените му подна има, сал сандукот стои тамо* [V,PM,235]; и: **отвунка** ~ *изл'ала да си рашета, и тој отвунка и ч'увал, пак ја зема и побегна сос неа* [V,PM,239]; ~ *сега на патју кàк ке идиш, три прачка* (м. 'прăчки') *ке да најдиш: една зелена, една жăлта и трета царвена. Жăлтата и цјарвената отвунка царјувите конаци да ги закопаш* [V,PM,275].

**отвăрзă** pf 'кога некој ќе ослободи нешто што било врзано (во случајот ѓаволче)' ~ *и като набрал много дарва, накупил ги на ăдно мăсто, запалил ги и утишал да отвăрзă дăволчато и да го фăрли в оганă, да изгори* [V,PM,290]; ~ *и тăј го отвăрза от дарото и го фăрли в оганă, та изгорă* [V,PM,290].

**отвăрте*** pf 'замавне, удри' ~ *истум зготвил, па дошал педа човек лакут брада, му пусакал малце чорбичка. Он, ка го отвартел каменут, гу удире еднош, му скапуве главата* [V,PM,271]; сп. **зáвăрти му адúн шамáр** (= удри му една шлаканица).

**óтгдă** adv 'откај' ~ *зелá кạдăнạ бăрдáкọ,[ мăр дạ ọтúде зá јóдạ[ óт нéјạ р'ăкạ дạлéко.[ ọтгдă јạ вúде Тýрчин,[ и óн óтúдé пọ нéјạ* [ПсС(З),71];

**отговор** m **1.** 'тоа што ќе го каже некој во врска со одредено прашање' ~ *и ја вели: "ох, жену, крал'у ме најдé тешка работа, да мо најда едно дете от три дана, каршилик да мо даде, отговор да му отговори"* [V,PM,244] – во извадокот имаме 2 примера за нерегуларна употреба на кратките заменски форми за директен објект во служба на датив: *и* **ја** *вели: "ох, жену, крал'у* **ме** *најдé тешка работа"* (наместо: и ѝ вели: "ох, жену, крал'у ми најдé тешка работа"; ~ *аку сакаш, да ми ожениш, требува да ми га дадеш хизмиќарката ти, та немој бериш гајле сетника за мени. Брат му, кату чу таков одговор, заедноч отиде... и гу ожени* [V,PM,86]; **2.** изр. **даде отговор** (= одговори на некое прашање) ~ *му вели царјут на сиромахут: "еј побратими, ајди да влезими двамината аф орману та да излезими четроица!" И на това сиромахут са кунииши, ча не знаиши да даде некој отговор* [V,PM,54]; ~ *и заедноч и пуснал човек, гу зема гувидарино от гуведите и гу чини рицал, и гу кладе на конаќут да сăди. Гувидарино как си седна, не знаиши да дава отговор на некој* [V,PM,95]; – во случајот имаме употреба на множинската наставка **-и** со именка од среден род: **гу зема гувидарино от гуведи-те.**

**отговара*** (пишува: **отковара***) impf 'дава одговор', в. **отговори** ~ *пак мајка и наистина беши станала крава, та отговори на неа кату крава: "му! му!" Пак тја ја вели: "што, мале, така кату крава ми отковариш?"* [VPM,205]; ~ *ејди Марко, јунак Крали Марко,[ јазе тебе, не та жалам,[ тук ми дојде таа црна ламја,[ гу прилапа нашто машко дете,[ одговара јунак Крали Марко:[ пусистримо ти да ја пристигниш,[ да пристигниш солунската ламја,[ да го најдиш мојто машко дете* [БВ,28-29].

**отговори** pf **1.** 'даде одговор на одредено прашање' ~ *му велú гимиџúата: "господúне, óшти нéма да úдими на господáро?" Отговорú тóј и му велú на гимиџúатă: "óј*

*гимиџиа, брáтку, óшти нé е врéме да ӥдéми на господáро"* [V,PM,14]; ~ *тогáс тóјнака му отговорú на брáта му: "добрé ти најдох, брáте! Јазе отúдох, шетáх мóри и сýха зéмја"* [V,PM,14] – во илустративниот текст имаме уште еден пример за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род, сп.: **мори** место 'морињa' (*шетáх мóри и сýха зéмја*), за ова в. поопширно во граматичкиот дел; ~ *гу стрјáти едúн гóл човéк и му вели: "дéка ӥдиш такá, бе побрáтими?" Й тóј му отговорú: "ӥдам да бера верисéнта от тáја касабá тýка, што си глéда"* [V,PM,14]; ~ *да фати сега татко му да го пита: "што си ти на таја жена?" Он отговори: "јазе и сам син на неа"* [V,PM,163] – во извадокот имаме описно изразување на зам. придавка 'нејзин': **јазе и сам син на неа** (м. 'јазе сам нејзин син'); **2.** 'се вклучи во разговор и понуди решение за нешто' ~ *вели едната самовила на другите: "да знај Костандин сега колај, излева отука!" Тогас една отговарја, как има колај да излези* [V,PM,228].

**отгóри** adv **1.** просторно: 'згора врз нешто' ~ *тогас дјаволот најде врјаме, зема капако, една гол'ама плоча тури на капако и седнал отгори* [V,PM,97]; ~ *и приближú при нéа, турú ухóто му аф момúн курéм отгóри и, когá чýл хáрно, нéтри аф мóмин курéм жáби удрéвиха* [V,PM,29]; ~ *и тóј, катó не мóжеше да е омадрú на лафувéте, са зач'ýди, как да напрáви. И бјéше времéту зúма, и фатú адúн сн'ак, аднá фортýна, и хи рéче: "Мáјку, аку мóжеш да приспúш тази нӑш на керамúдите отгóре на кӑштата, шта та ожене м"* [V,PM,264]. ~ *фати хамали да носјат керпичите на корабјут, тој пак и нареваши нетре на корабјут: от долу ониа клаваши, што имали џифаири, па отгори наренди празнате керпичи* [V,PM,190]; **2.** 'упатува на издигнато, повисоко место' ~ *си најде на едно место, штото имало тамо един конак голем, на един дирек стоиши, и високо много от конаку отгоре вода течаши* [V,PM,167]; ~ *татку му не беши онова час дома; детету плачаши на дворут и, кату плачаши, отгори пажда един карагрош, му удри на прӑстате* [V,PM,38]; ~ *пáк от мӑра чáс сéтни са посерá тóјнака отгóри. Базирѓáните фатúха да вéл'ат: "охо-хо! лóпова лоповúца по дјáдова брадúчка!"* [V,PM,126]; ~ *ја вели да изл'ази долу; тја не изл'ава. Собера аскер млого сос балтии, да отсекат брјастот, за да ја трокул'ат отгори, да ја везми* [V,PM,241]; **3.** временски: 'после, по извесен период' ~ *пóсле мара врéме богáтиот си разбол'á тéшка бóлка, гу зафтӑкна гӑрло; на двáјси чéтри саáта отгóри умрјá, и гу зарӑха* [V,PM,14]; ~ *така куумџиата от јад, от кахӑр, на две дни отгори падна, разбол'а си и умрја* [V,PM,70].

**отдека** adv 'покажува место, од каде' ~ *тогас тој отиде, надјана чизмету на ноѕите му и запкӑнот на рӑнците и трӑгнал да брӑка, слӑнцето отдека угрева да гу најди, да са пита на него, как да стори* [V,PM,198]; ~ *и тој му вели: "дај ти Бог добро!" Пак дјаволот му вели: "отде- ка идиш, дека хождаш!"* [V,PM,200].

**отделеко** adv, opp. на 'одблизу' ~ *станал, отишал и тамо. Кога да виде*

*отделеко, била убава кату слăнце. Ем са бајнала уф морето* [V,PM,293].

**отдол** praep 'под' – укажува на положба кога нешто се наоѓа пониско од нешто друго ~ *тојнака отиде да га ори и да га сеи чиница и, как ориши, отдол един камин најде един казан алтани* [V,PM,86]; ~ *крýшата, кату крýша, кáк да врéви, и óн, кату барлúв што бéши, фатú сóс балтúата да чýка на крýшата, да га осјáчи,... и тóјнака га извадú крýшата, отдóл коринóт најдé едúн казáн алтăни* [V,PM,125]; ~ *кату проминали отдол орјахот кираџии, метнували, кој гăрмуди, кој камини да трокал'ат орјахите* [V,PM,203].

**отдóл** adv 'здола, одоздола' ~ *от далéку как видé, јáбăлките трипáраха от слăнцету и заеднóч как проминá отдóл, прострја рăкáта му, искинá едúн дáл сóс дéсет јáбăлки* [V,PM,113].

**отéмни** pf 'отргне, спаси' ~ *Кулýф на нéго са искáза за сúчку, му кáза и за тáја лажá, што кáза на кадúата, и му са примóли, как да чúни, да гу отéмни от тáмо* [V,PM,12]; ~ *фатú да гу вúка: "скóру тăрчи, брáтку, да ми отéмниш от тáс душмáнка змúа, ча ки ми изјáди и мéника, и двете ми мáлки?"* [V,PM,23]; ~ *и тој тогáс фатú му казá сúчко, кáк са чинú: кáк отепá деветмúна хајдýци...и как на пăтјут отепá змиáта и отемна онаја жена сос двете мáлка на рјáката* [V,PM,23].

**отéпа*** pf 'убие, уништи' ~ *óн сăскóјно пýс-се пу-нéго – фтáси-го, óтепи-го, пýс-се пу-дрýго– фтáс-го, óтепи-го, пýс-се пу-дрýго – фтáс-гу, óтепи-го. Бúше рăсипáл пé-шéс дéца* [ПК,2(336)]; ~ *úмам да земýвам тóлку хил'áди грóша от тúа човéци, óни ми са плáчат, ча хајдýти гу земáха имáниту... та сегá да ви кáжам, кóј ги ọтепá, ама ми е стрáх да не стрáдам нешту* [V,PM,22]; ~ *тогáс и тóј му вéли: "брáтка мóи, јáзе сáм ги отепáх осомтјамúна заеднóч"* [V,PM,22].

**ọтéпạн** adj 'убиен' ~ *гọ-скọрнáла сúн ú и-тóј, измóрạн,... зạстạнáл, детéтọ тýк, Мéчọ, сúн-му гọ-н'áмạ, ọтéпạн-е* [ЛС(К),109].

**отепува** impf (в. **отепа**) ~ *тогас педа човек лакот брада, кату здигна топузката и фати да отепува, ниту царја остави, ниту от аскерот некој* [V,PM,80]; ~ *гọ-скọрнáла сúн-и и-тóј, измóрạн, фл'áгạл уф-сóбạтạ, сéднạли и-céạ не-знáе кóј ọтúшạл дạ-и-нóси кóнитọ. Квạ-ọтúшạл дạ ги пóи, гọ-ọтепýвạт. Нạ-сúнọ гọ-утепýвạт* [ЛС(К),109].

**отѕăди** adv 'најпосле, назад' ~ *дунсéа дупл'áн (мạмудúа), двá стạмбóла (алтăјне), пăпýци, чурáпе, кạврăк, едúн зạ клạјнáјне, двá, зạ пукриjувáјне едúн, три... нạ свéкурут бухчăлăк, нạ свекăрвата еднóшка, нạ чтúри дéвире, нạ сúте бухчăлăци, нạ зóлва, нạ чúн му, нạ вýјку му, нạ нéгувут тéтин, нạ кýмут (пó-отѕăди)* [ИГ,116].

**оти** (и: **от**) adv 'по која причина, зошто' (прашално) ~ *един увчар, гу викале Стујан, иде една ден пра селски поп и гу питал: оти ни уф един калиндар нема Св. Стујан? Поп-куту секуј поп му веле: Не знам оти нема Св. Стујан, ама, ако сакиш...* [ТГ,26]; ~ *Дáве... Тóо óт нé ублéкăл рýба, сáмо сă глидáл тạкá, сă-пуглиднувáл. "От тạкá мăр кýмо лéсо сă-глéде"?* [ПК,2(233)]; ~ *пóсли дестúнạ, петнáјс дéнạ, пá се-сретúли.*

*Оцата му-вика: "От-бе Пéтре, така нправи ти? Нáли ќи-зéмиши, вика, лажити, ќи-дóјдиши"* [ЛС(К),130].

**от(и)** conj 1. 'дека' (исказно) ~ *си гу кладии у пич'ката, да ја згури, ш'у каза, óти ја ибá дирминџ'ијата* [MS,t,78]; ~ *Рáдо ле Рáдо јубава,[...Дáли си чула, разбрáла,[ от ќи тă тéбе јустáват* [ИГ,-107]; ~ *малце дунеси, ама сус се срце дунеси! От ки дунесиш цал леб, Господ не са свал'уве да руче или да ти рече: "Аферим? Ти најгулема пугача дунисе?"* [ТГ,220]; ~ *си клáј сăс умó, óти Гóспут сă ни нахóж'да* (= си помисли дека Господ не може да се сретне) [M-S,s,78]; ~ *му вилú: "јáс да т'ą врăза тýка да сă саалáм, óти за м'ą ч'áкаш'* " [MS,t,77]; ~ *с'ăкан-д'ą имáш'и дијадóсану (му имáш'и пурăнч'ину) ... óти на кутрá скáла да пóјат, да ги ни устáв'ат да јáхнат на гимúјата* [MS,t,58]; 2. 'бидејќи, затоа што' (причински) ~ *уд-Гăрбăшéл' удúме уф-Кукýш. Прáво вăрвéме низ Кукýш, нé устанáме... Вујнúците пучнáа дă-дáват бискувúти, óт имáли дéчка дóма* [ПК,2(296)]; ~ *па вéл'ат Фар...: Вóа човéк нé ị уд Бóга, óти не а дрăжи субóтата. Дрýзи па вéлеа: Как мóжи човéк грéшин такфúи чýдби да чúни?* [MV,K,259]; ~ *брáме мисúрки, ги-нăпăлнúме тавáнто дутýка уф-нăтре, óти пустéл'ни дăски* [ПК2(279)]; ~ *за гулéмјут нишáн* (дел од ритуалот на свршувачката)... *ќи-дóат на читвăртóкут вéчăрта; óти дилéко, уф нáс спáа; сăбáлинта уф питóкут и дăрувáме и си утúдаа* [ИГ,116]; ~ *"и, ми, рéкăл, ми за-рýби лéсно-ј, áс ќи-ј-дáм, мóјте". Дáве... Тóо óт нé ублéкăл рýба, сáмо сă-глидáл таká, сă-пуглиднувáл* [ПК,2(233)].

**отива*** impf 1. 'оди, заминува' ~ *не хóждаши на брáта му да си мóли вéки; и, дéка отúваши сè вел'аши: "имам на главáта ми, ама нéмам на пáзвата ми; úмам ýм, áма нéмам пáри"* [V,PM,13]; ~ *тогáс зéтјут му велú на дјáдо му: "е дјáдо, сегá зéтјут отúва при нивјáстата или нивјáстата отúва при зéтјут?" Тогáс цáрјут му велú: "нивјáстата, сúнку, отúва при зéтјут"* [V,PM,113]; ~ *Зарзавилата напрет и он после, отивајке, отивајке, го извади дјатенто на едно поле* [V,PM156]; ~ *удека и чула една стара баба та отива на царјувут син, му вели: "ох, синку млого си минкал за онаја мома, туку јазе да ти сторја да излези"* [V,PM,241]; 2. fig. 'живее, се снаоѓа, поминува' ~ *вели на татка ú: "тате, јазика ке да земам сос меника и гăлăбот мој: да видими, как отиват сестрите ми, ки ти пусна писмо сос гăлăбот"* [V,PM,63]; 3. изр. **отива напрет** (= напредува, успева) ~ *касметлиа беши големојут, понеже неговата работи га благослови Господ, отиваши напрет, и си чинил тој најбогат от сички тамошни* [V,PM,82].

**отјува** impf 'оди', в. **отива** ~ *изл'áват пак, вăрв'áт. Брои ги пак, пак ги брои – четирúесе дýши, изл'áват си, пак четúресе души. И тој оттам отјува на тиклăта: "Ач аврáм!" Отвори се тиклăта* [ВД(Кал),333]; ~ *тој отјува... Има такво, еј такова жéлезо имахме ние, токмáк го викахме. Ај тăј жéлезо, на дăрво навр'áно. Отјува – от глáва на глáва, от глáва на глáва – та ги истрепал* [ВД-(Кал),333].

**отиде*** pf 'замина, се оддалечи' ~ *тогáс тójнака му отговорú на брáта му: "добрé ти најдох, брáте! Јазе отúдох, шетáх мóри и сýха зáмја"* [V,PM,...]; со редукција и елизија: **ојде** ~ *ни мájка жáл'ум, ни стáри бáшта,[ тýко си жáл'ум пăрвото лúбе[ – на вóјна óјде, óјде нé дóјде,[ кóјнут му дóјде, нéго го нéма* [ИГ,108]; ~ *и сéтне попад'áта казва: "Ех, ба деверчо – казва – нашија поп го нема! От кога си ојде и нема го". – "Во-о! – казва... Убиха го харамијте!"* [ВД,(Кал),334].

**ọткáжи** pf 'кога некој ќе прекине некоја врска, ќе престане да комуницира, односно ќе престане со одредена дејност' ~ *óти с'áкọј свéтци сè сạмăчини тúạ, зáтọạ сạ-свéтци, нáли. Дóбрọ сéạ. И-Бọг дọзвóлил, тóј н'áма дạ-се-ọткáжи, áмạ сéạ сáтạнáтạ ќи-гọ-мăчи. И, пạсéјќи ọфцúти... н'áкạквạ грóм, тóвạ, ọнóвạ и-ọфцúти г-изгóре* [ЛС(К),118].

**откáк** conj 'по завршувањето на одредено дејство' ~ *мóри Дáно, мáлкај-ле Дáно,[ откáк сме се армасáли,[ не сме се видéли де.[ Сáмо едúн пăт, мури Дáно, на бунáро* [ПК,2(335)]; ~ *дăвóјко мăрú, изгóрọле![ ọткáк си сăлạ рáн бọсил'áк,[ не си гó видăлạ, вạдúлạ,[ чинú ми сä чéстạ плạнúнạ,[ пọд нéгọ л'ýди седăхạ* [ПсС(З),74].

**ọткáра** pf 'однесе, допрати' ~ *тојнака праве га откара кожата на царјут. Царјут, как га виде, си зарадува млогу и му рече на авиолиа: "што му е бакишио на това?"* [V,PM,41];~ *и кугá сăмна, рýкашја на синá си: "Сúну, éла ма свáли и ожéнú ма!" И тóј са зáч'ýди пак, штó да е прáви, амú стáна та е зимá та е откáра фаф горáта* [V,PM,264]; ~ *и пá гạ срéште вăлко на-пăто, дутéпин... и му-сă-кạчúла на-гăрбо. "Кáч-ме на-гăрбо, óткар-ме нă-тáа тýмбата. Тáм мạ-изéди, на-тифирúч"* [ПК,2-(225)] – во текстот среќаваме две посебности поврзани со императивот, прво: скратени форми, без наставки – *Кáч-ме ... óткар-ме* , втората посебност е во врска со линеаризацијата: кратката заменска форма доаѓа пред заповедната глаголска форма – *Тáм* ***мạ-изéди****...* Подолу, во материјалот сретнавме уште еден пример: *"бăре* ***мă-ịскáри*** *нăтá тýмбạта, тáм* ***мă јáди****"*; односнава линеаризација може да се следи и во претходниот контекст (под истиот заглавен збор (**ọткáра**), но сепак од друг извор, што зборува за рашireноста на односнава појава: ~ *Сúну, éла* ***ма свáли.*** Извлекувањето на кратката заменска форма пред глаголот претставува особеност на западните македонски говори и се вклучува во "балканизмите", овде е интересно дека се јавува и во императивни форми, што е регионално ограничено; за ова в. под заглавниот збор **ọблéче**, односно во: "Необична иновација во долновардарските говори" (од П. Хр. Илиевски – К. Пеев, *Македонски јазик,* 34, Скопје).

**откаче*** pf 'отргне' ~ *л'у отидоха при царските конаки, Цăрнодреха си закачи за пенџирјате и ка залепена остана. Колку си мачиха да га откачат от пенџерета, не можаха* [V,PM,53].

**откине** pf **1.** 'со влечење оддели нешто, пр. лист или плод од гранка'; **2** 'спаси некого, го ослободи од некои тешкотии' ~ *им рече: "скору мои л'уди, моја братќа, да идити гори на земјата, да најдити некој стар човек, да питати, как можити да ми откинити от тука!"*

[V,PM,63]; ~ *зивајте а риче мојта сабја риче,[ сичејте ми а русата глава и јас да са уткинам,[ и тогај ми а зе Михаил'чувата сабја,[ али пуста сабја риче Михаил'чева,[ друга рака не а утвара* [МЕ(Р), 51] – присуството на адверсативниот сврзник **али** (во овој текст): **али пуста сабја риче Михаил'чева,[ друга рака не а утвара,** претставува нај-сериозна потврда за тоа дека неспоменувањето на односниов сврзник од страна на П. Лавров во описот на граматичките посебности на приказните во *Lidové povídký jiho-makedonské...,* не значи дека тој (сврзникот **али**), не се употребува во југоисточните говори (мислење за кое се залагаа одредени слависти; за ова в. во граматичкиот дел), бидејќи песната, односно извадокот од песната, што погоре го цитиравме е запишана имено од Лавров, при дијалектни истражувања во с. Постол, Еницевардарско (изворот е погоре означен); ~ *ламјата са примоли на дјатенто: "молим, јуначе, отсечи а змиата да ме откиниш, и што сакаш да те дам"* [V,PM,183]; ~ *ами невестата, на морету, не остана глас веке да плачи, ала с умот си молеши на Бога, да ја откини от морету* [V,PM,166]; **3.** – (**си**) **а.** 'се оддели' ~ *и тјанака си разбудила, са цаскаши млогу за да си откини от негу, ама никак не можа да чини; л'у фатила да са моли на царскиј син* [V,PM,52]; ***б.*** 'се спаси' ~ *и така помина от мравјате, дојде на пчелите. И на них му даде метот* (не: 'медот') *40 товара, и така си откина и отиде по-нататак до карталите* [V,PM,157]; ~ *христианинот му вели: "ба!! Таја работа бива. Утри ошти зарано можи да ти донесам от детенто ми сăрцето". Така сиромахот са откина нос час от увреинот* [V,PM,193]; **4.** изр. **кóлко ки ти си откúни от сăрцето** (= колку сакаш толку ќе ми дадеш) ~ *"јáзе сáкам вéки да си úдам. Да ми дадéш хакóт, што ти работих шéс годúна, кóлко ки ти си откúни от сăрцето, и пáк, áко е кăсмéт, ки дóјдам!"* [V,PM,110].

**отклони** pf 'отргне, отстрани некого, од нешто' ~ *му-вúка̢ на̢-Гóспо̢: "Ас мóра̢м да̢-го̢-о̢тклóна̢м óттéби", знáчи о̢т–Гóспо̢, óн сиверýва мнóгу на̢-Бóга. Вúка̢: "Нúкога̢ш не-мóжиш да̢-го̢-о̢тклóниш. Зáшто̢ да̢-го̢-мăчими чо̢в'áко!"* [ЛС-(К),118].

**откл'уча** pf 'со помош на клуч стори да може да се отвори нешто што е заклучено, пр. врата' ~ *му рекла: "Иди направи един сăндăк толек, штото да можеш внетре в нег да стоиш прав, на средăтă да кладеш едно сăрче колко једно око, извнетре да сă закл'уча и да са откл'уча"* [V,PM,280] – од гледна точка на образувањето интересна е заменската придавка **толек** (*сăндăк*) 'толкав', сп. стсл. **толикъ**; в. кај заглавниот збор **око.**

**откóа** conj 'откога', в. **откак** ~ *тóа чувéк óде уф-сéлто и пúте дéка-е тóа уфчáр. И откóа му-ка̢жýват, óн óде уф-трлото* [ВГ(Мир),273]; ~ *ú-рéкла: "Тáа жéна нé-ј тăквá жéна, тáа је-бáбата Срéда, и вáа нóќ ќă-тă-вăрше тéбе... кó ќ-óдиш дóма ќă-иј вúкниш: "Рăшлăндúјце мурú, кýќта ти-изгурé и дéцăта ти-изгурéа уф-нéа!" Откóга ќи-ј-гу-рéчиш тóа, óна ќ-избéга"* [ВГ-(П),276].

**откопуве** impf 'со копање извадува нешто од земјата што било закопано' ~ *му рéкăл: "Сúн-му ут-*

*ца́рут дạ-зна́ј шо́ и́ма пуд-ва́ дăрвичту – иден кăза́н ли́ри и́ма... ама не-зна́е". Во́, о́ти му-кăжа́л зми́јта, разбира́л... си-ути́шăл до́мă, си-зе́ве идна-купа́чка, о́де си-ј-ọткọпу́ве тие ли́рте* [БМ,199] – во содржината имаме уште еден пример за посесивна употреба на предлогот **од** (*си́н-му ут-ца́рут*), што во досегашната литература многу често се третираше за регионална особеност на западното наречје, односно се вбројуваше во групата диференцијални карактеристики во однос на источните говори; втора особеност што остава впечаток се нерегуларностите во конгруенцијата: *му-**кăжа́л зми́јта**,* или: *шо́ и́ма пуд-**ва́ дăрвичту**,* што многу сериозно сигнализира дека категоријата род е сериозно засегната во овие говори (поопширно за ова в. во граматичкиот дел).

**открава*** impf 'зема нешто кришум, што не е негово', в. **открадe** ~ *и така един ден, за да поверува и да нема шубе да не ги открават кату жниеше, ги вăрзуваши и снопите* [V,PM,82] – во множинската форма "**снопите**" одново среќаваме проширена употреба на наставката **-и**, кај едносложни именки што обично се јавуваат со наставката -ови, односно **-је** (на односнава појава веќе имаме укажано и со примери од претходниот материјал). Ова го толкуваме како позајмен образец, в. поопширно во граматичкиот дел.

**откра́де*** pf **1.** 'скришум земе нешто' (в. **открава**) ~ *тјанака му ве́ли: "зашто, мăжу, да не ка́жа, не ги откра́дох да ми е стра́м? Јазе казах на сичко селу, ча ца́рјут на помилува, зашто бехми сиромаси"* [V,PM,32]; ~ *тојнака, кату чу така, заеднoч си зави сос кепиту и си загуби заеднoч от тамука; отиде пак на онаја удаја, дека беши царјувата керка; един вечер га открадиʹ* [V,PM,35]; **2.** 'грабне девојка (во случајот од самовилите), за да му биде жена' ~ *отиде на татко му, му вели: "тате, јазе за пода, царската мома от самовилите да ја открада, да ја зема на мене жена"* [V,PM,215].

**откраднe*** pf в. **открадe** ~ *пак тјанака му вели: "сега, кога да е, меника ке да ми откраднат от тебика, но тинака пак да ми тераш, дур да ми најдиш!"* [V,PM,53]; ~ *на тре́тиј ден гу пратили на́ една́ зе́мја, има́ло една́ зла́тна ја́бăлка, што́ га чу́ваши стра́шна ла́мја, да откра́дни от та́мо зла́тна ја́бăлка* [V,PM,113];~ *му рекоха: "ади иди, немој ти е страх! Кога протудраку ки спие, тинака да идиш от гн'аздата да откраднищ гăлăбите и заеднoч да побегниш!"* [V,PM,74].

**ọткри́e (се)*** pf 'се покаже' ~ *"За́што гạ-ọткра́днạхти?" "Амạ не гạ-ọткра́днạхми ни́ạ?" И не́-гạ-ọткра́днạли, то́ј гạ-ста́ви на́ли! Е то́гạ се ọткри́л о́ти е-бра́т* [ЛС(К),113].

**откупи** pf 'даде пари за да дојде до нешто што се продава' ~ *кату видоха така неговата дружина, сакаха кожата да га откупјат от негу, му даваха пари безброј и гу фалеха млогу, ча отепа фил'у* [V,PM,41]; ~ *и тој отиде тамо на децата, им даде десет пари, ја откупи котката, ја зема, ја занесе у дома му* [V,PM,203]; ~ *тогас, кога си куртулиса змиата* (пишува: **земиата**) *от децата, и рекла, "кој тос човек, што ми откупи мене от децата? Нека дојди при мене!"* [V,PM,53].

**отлак параси** m 'во минатото (пред Балканските војни) од Гевгелија за

Солун се патувало со запрежни коли, таксата што требало да ја платат **кираџиите** на селските пандури, доколку останале да ноќеваат покрај некоја селска чешма, се викала **отлак параси**' [ТГ,431].

**отлипи (са)** pf **1.** 'кога нешто што било залепено ќе се одвои'; **2.** 'се истави, се отргне' ~ *и тјанака, как гу виде, гу позна и заеднoч са отлипи от пенџерата и му седна на скутот* [V,PM,53].

**отлупе*** pf 'извлече нешто од некаде, во случајот камен од ѕид' ~ *и харáпина тугá гу завéдја за ракáта и на еднó ќушé фаф ходаéта отлýпил му едúн кáмен, и пот кáмен'а едúн казáн алтӑ́н'а* [V,PM-254] – рефлексот **а** за големата носовка (*ракáта*) се должи, веќе имаме речено, на неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали поради што разликата во артикулацијата меѓу **а** и **ӑ** се затемнила и така наспрема **рӑ́ка** имаме **ракáта**.

**от-мӑ́л** adv 'одвај' [V,PM,551– ?] ~ *рéче адúна змúј на ч'ол'ака: "Прéтел'о, зéми кóжета та ид дóнеси вóда да пúеме!" И тóј стáна та зé кóжета и от-мáл е дúгна, за дá иде на óда* [V,P-M,262].

**отнапрет** adv 'порано' ~ *он па му вели: "јаз отнапрет на Стамбол, на царскиј син му ослепех и двете очи; и колко хекимџии си собераха, не можјаха да го оздравјајат, и царјут сите ги заколи"* [V,PM,167].

**отнетри** adv 'одвнатре' ~ *арапинот гу издигнал сандуко, отиде на стреdја пӑнтју, рече да почини, пак тас отнетри сандукот викаши: "ти видох, ти видох"* [V,PM,235].

**отонат*** adj 'потопен (во течност)' ~ *колите тропат по калдрмите,[ галена Рада оште не станува.[ Отвори стрино шарено одајче,[ покрени стрино ресено килимче,[ Радини очи мрежа замрежени,[ Радино лице жолто поблидено,[ Радино грло крф отонато* [БВ,40].

**отопи** pf 'направи нешто да стане мокро, натопи' ~ *кату сторили пазарлик, отиде јунакот на полету, гу припусна тајл'акот по полету, го назнои, веки вода си отопи* [V,PM,185].

**оторен*** adj 'кога некој простор е достапен', в. **отворин 1.** ~ *тогас и тој киниса, отиде на крајната удаја, ја отори сос онаја трја-ва, влезе нетре и, га гленда, ламјата сос оторена очи спала* [V,PM,220].

**отори** pf 'стори некој простор да стане достапен', в. **отвори 1.** ~ *тогас и тој киниса, отиде на крајната удаја, ја отори сос онаја трјава, влезе нетре и, га гленда, ламјата сос оторена очи спала* [V,PM,220].

**отпира** impf 'става нешто така да се наслонува, да биде стабилно' ~ *мајка му беши умрјала от врјаната вода, и са беши отворила устата ú зинанта устана. Ја зева лудојут, ја отпира на фтисот... зева тој едно иџе та ја клава на устата ú* [V,PM,228] – формата **фтис** 'ѕид' освен во југоисточните ја имаме констатирано и во југозападните егејски говори (Костурско); в. **отпри**.

**отпрега*** impf 'ослободува впрегнато добиче од јаремот' ~ *като спал тој, ӑдно дјаволча дошло да му открадӑ воловӑто, и, как ги отпрӑгал от оралото, ч'ул го чл'ака и станал та го фатил* [V,PM,290].

**отпред** praep **1.**'укажува на положба откај предната страна на нешто (на некого), односно кога нешто се наоѓа напред' ~ *там, дека*

*плачаши, ету стариот пак си најде отпрет негу и му вели: "што плачиш, синку, али сос кеситу и сос кепиту не можа да чиниш некоја работа?"* [V,PM,35]; ~ *сакајке от мајка му пари да му закара на даскалут, падна от неботу един карагрош отпрет негу и от мара саат после падна друго* [V,PM,38]; ~ *тогас змиата излезе отпрет негу и му вели на татка и: "тате, што е това, што ке да чиниш? То човек да не беши, језика беши на два мојто живот"* [V,PM-81] – во контекстот како посебност се јавува нерегуларна употреба на номинативната заменска форма (**језика**) наместо општата ('мене'): **језика беши на два мојто живот**; **2.** 'кога нешто се случува во присуство на некого' ~ *си́нку, ти́нака и́маш та́тку, ца́р је́ на земја́та... когá бéх тру́дна со́с тéбика, отпрéт нéгу прăднáх, и óн си разл'ути́ и мé изгони́* [V,PM,154]; ~ *царјут беши собрал собор, тога викнал, ха донесе жената и двете малки отпрет соборот. Хем му рече жената на царјут: "царју, дали ки можиш да познаиш, кој малко е твој о-тиа двата"* [V,PM,232]; ~ *тогас сопразна винуту на езера и, кату ожјаднаха ламите, го испиха виноту, си са опиха. Тогас тој ги фати ламите, ги занесе жјуви отпрет царјут* [V,PM,185].

**от-прес** praep 'пред' ~ *и катó са свари́ сéднаха да едáт, сéдна и человéка сас т'ах да едé. И змијýвéте, катó едјáха месóто и кокали́те, клавахá си от-прес т'ах. И новá человéк, катó едéшја и тој мéсу сас т'ах и приз рамотó си фăрлешја кокáлите, и ни остáвешја кóкал от-прес нéк* [V,P-M,262]; и: **отпреш** ~ *ни остáвешја кóкал отпреш* [V,PM,...].

**отпри** pf 'затвори, потпре (врата)' ~ *и кату влезоха нивјастата и зетјут аф удајата, зетјут вели на нивјаста: "нивјасто затвори и отпри харно вратата! И да не си оплашиш, оти грмеш страшно ке да биди, штото земјата ки си затреси"* [V,PM,90].

**óтпуска** f 'ослободување на војникот за извесно време (пр. 20 дена) од животот во касарна (обично за посета на своите), отсуство' ~ *гу-стритéме, а-пá áс му-сум-брăтчéт нăтóа. "У, у, здрáво кăл'тáта". "Здрáво". Ви́ке: "Нă-отпу́ска ќóјте!" Ас дур да-му-удгувóрам, тóа другáро вéле: "Отпуска"* [ПД,172].

**отпусне** pf 'дозволи на некого да си замине' ~ *от јунаците сос авиолиа стана букосвиец, ги фати падарите, сакаши да ги свие кату важета. Они фатиха да му са мол'ат да ги отпусни, да му остават и мулетата да пасат аф ливадите* [V,PM,45].

**отпуштение** (на греовите) n 'простување' ~ *домакинот поклонува три поклони, и попот земува литургиата, ипсосова и псалит "достојно ест", хем раздава попот на сички по една хупка, омакана сос вино. И така са чини отпуштение* [V,P-M,251] – називот е црквенословенизам.

**отпушти** pf 'престанува да држи нешто' ~ *е, видéл не-видéл, пá-а-качи́л кума-Ли́ја на-гăрбут, пá а нóсе, а нóсе ду-ду́пкăта. Рипнáла – му-са-скри́лă... пу́ште ни́куј-стáп у-ду́пкăта. Фáти ни́куј жи́ла: "Жи́ла тéглиш кум-Вóлчо, óтпушти ја!"* [БМ,204].

**отрéди*** pf 'определи, се согласи за нешто' ~ *та от нáзикáна рјáка*

*фáтали кáта дéн по една́ ри́ба. До две, до три уки́ дохóдјала. И така́ еди́н ден катó остóрил плу́т за ри́бата, кóј да е зи́ма, и отриди́ли на ца́рја да е да́ват* [V,PM,255]; ~ *като излă̄ла от морăто и ни нашла корбан момă, разл'утила сă, та влăла в градо и изăла повăкă от сто моми. От тога сă уплашили гражданӑто и отрăдили закон, сă рăд катă годинă да хифăрлăт по ăднă момă* [V,PM,255].

**отрéпе** pf 'убие, уништи' ~ *на на́с ба́рчи́на и́ма ади́н дру́к змúју, та тóј ú скашја да та гра́бне, пак ја́, óти му надви́вам и прива́рих та та́ обзéх, и сега́ тóј ма млóгу гарези́ и тéра кола́ј да ма отрéпе* [V,PM,260]; ~ *и ста́на нас ма́гла гол'а́м óблак... и нат нéк от гóре дóјде дру́гие óблак и погă̄рмјă сас óган, са фă̄рли грóм та па́дна та ода́ри змијéта... та гу отрéпа* [VPM,260]; ~ *И катó ч'у́ змиéта, са осра́ши, и рекоха́ си два́та змúуве ади́н на дру́к: "Тузи́ ч'ол'а́к на́с шта раси́пе. Да мă̄чиме да го отрéпеме!"* [V,PM,262] – во контекстот среќаваме две посебности: прво отсуство на кратката форма на лично повратната заменка **се: да мă̄чиме** м. 'да се мăчиме' (ова не е случаен пропуст на Верковиќ, истото ние го имаме констатирано при анкетирањето на бегалци од Кукушко) и второ отсуство на удвоениот објект: **тузи́ ч'ол'а́к на́с шта раси́пе** м. '... нас шта нѐ расипе'; в. **отéпа**.

**отридéн*** adj 'определен' ~ *и така́ еди́н ден катó остóрил плу́т за ри́бата, кóј да е зи́ма, и отриди́ли на ца́рја да е да́ват, за да са ни ка́рат за нéа... и катó дошéл сéтне ца́рцкиа́ ахчи́а, за да зéмја отридéната ри́ба, и риба́рја му ка́зал: "éто нóзика́на безарѓа́нин зé ри́бата"* [V,PM,255]; сп. случаи за секундарен акцент: кај повеќесложни зборови за да се избегне четворосложното акцентирање, на вториот слог од крајот се јавува нов, секундарен акцент – **нóзика́на**.

**óтрина** f 'времето кога почнува денот, утро' ~ *и охчéре, катó чу та́зи лакарди́е, ослóше го и му однéвашје ка́та óтрина прјасно мл'аку, и змијéта го изја́вашје* [V,PM,261].

**отринта́** adv 'наутро' ~ *и ца́рја поминăл нази нăш фаф ходаéта и отринта́, кога́ сă̄мнало, попи́тал ханжи́ата, кóлку му пра́ви харчта́, а пак тóј му ка́зова: "За и́ме Бóгово пари́ не зи́мам"* [V,PM,255]; ~ *та си лéгнало дéтето, пак дја́дото сру́кал мра́вките, та отбра́ли сéмјатата сја́ко на башка́. И катó ста́нало прéс отринта́ детето, отишлó на пóртите, похлóпало* [V,PM,258]; ~ *отишéл отринта́ и му наси́пали на еднó вă̄рши́ло по една́ мја́ра от фрет сéмјата и го нака́рали "до у́тре ра́но акó мóжеш да ги отбéреш – ха́рно, и шта та загоби́ме"* [V,PM,258]; и: **отрина́та**: *и там приспа́ ду́р да сă̄мне и си́чката нăш ни заспа́, та ми́слеше ка́к да иде па́к отрина́та при тја́х* [V,PM,263]; – за обратната редукција на неакцентираните вокали **о < у**: *отринта́* м. 'утрината' в. кај **омрé**.

**отрова** f 'нешто што содржи отровни материи', в, **отровачка** ~ *по грозди време и собрала една кошничка грозди, и со една игла зарната ги дупиши и на дупките дребна отрова посипа* [V,PM,213]; ~ *момата, кату гу испрати татка ú, си вăрна у дома, от мајчиној грозди едно зăрно зема та хапнала, зăрното останало на*

*моминото гăрло. Момата от отровата са утру, умрја* [V,PM,214]; ~ *"Мале, мила ма- ле, ти стара ле мале,[...јотруј мале, јотруј, млада ми невеста"[...си је ми станала Стујанова мајка[...она си јотиде на нова пазара,[...она си купила риба ми јангула[ риба ми јангула и зелен ми бардак,[ и зелен ми бардак за пара јотрова* [ТГ,98].

**отровачка** f 'материја којашто ако влезе во организамот може да предизвика смрт', в.: **отруф** ~ *тогас жрјапчету му вели на авциолиа: "нивјастата ки вари утри един казан мл'аку; аф-мл'акуту ке да тури отровачка, за да утруи царја. Царјут тебика сака напрет да тури аф казанот!"* [V,PM,47]; ~ *кату чу́ха така́ сестрите и, от ја́д ки пу́кнеа, па́к собра́ха една́ ко́шничка гро́зди, му тури́ха о́трова́чка и кини́саа да те́рат Ангели́на: са́каха да га на́јдат да га погу́бјат* [V,PM,47].

**отроди** pf 'кога некој ќе помогне во раѓањето на бебе, т.е. ќе породи трудница' (во минатото тоа го правеле приучени баби) ~ *други баби докарали, царицата да куртулисат, дури веки на онаја земја баба не остана... Тогас царјут са чудиши, как да стори, та и пуснал л'уди на друга царчина, баби да тера, да отродјат неговата царица* [V,PM,275]; ~ *и кату останала трудна, ја не имаши от радост. Али дошло времја за да роди. Пăрво викнали две стари баби, за да ја отродат. Царицата, от млогу болки, дојде дури на крај омирало* [V,PM,275] – уште една потврда, меѓу многуте други, дека во Долновардарско се употребува сврзникот **али** со адверсативно значење: **али дошло времја за да роди** (= но дојде време да се породи), за ова в. во граматичкиот дел.

**отрује (са)** pf 'кога некој ќе голтне отров и ќе умре' ~ *ки те питам, чедо, питам ем распитам:[ "Дали ти је мила младата нивеста?"[ "Мале, мила, мале, ти стара ле мале[ ного ми је мила в'срце ми је флегла!"[ "Стујане, Стујане, ти сино на мајка,[ дај ми изин сино, мајка да с'утрује"[ "Мале, мила мале, ти стара ле мале,[ ти што к'са јотрујиш, мила стара мале,[ јотруј ма- ле, јотруј, млада ми невеста"* [ТГ,98].

**отруф** m, **1.**'материја што содржи отровни состојки', в. **отровачка; 2.** изр.: **заи́р пăлно, о́труф** (= состојба на преголема нечовечност) ~ *па́ идни-вујни́ци и́мше та́м сус-на́с. Тие тạ-ọпиту́вăт шо́ рăбо́тте, шо пруизво́д си-изва́ќте – 'на́чи ступа́нцки рăбо́ти нạ пи́тăт. А, во́ ку́че са́мо заи́р пăлно, о́труф* [БМ,193]– (турцизмот **заир** го објаснува со нашиот збор **отров); сạ-пăлнум са́мо о́труве** (= трпам навреди, имам големи грижи) ~ *дуде́ка би́ше мạле́чка и́мах а́рин живо́т, ут-ка́ пурăсна́ сạ-пăлнум са́мо о́труве* (или: *ѓу́цуве*) [ПК-(Грам)].

**отсекова (си)** impf, в. **отсечува** ~ *дошла една котка, едната јарибица ја зема о-тамо. Виде жената. ча останала сал едната јарибица, са беши оплашила... си отсекова едната и́ биска; ја кладе на тенџерот* [V,PM,155].

**ọтсе́че** pf **1.** 'со помошта на остар предмет, пр. со нож, оддели едно нешто од друго, односно направи нешто на парчиња' ~ *и змиата му вели: "ти са мол'а, јуначе, отсечи ја ламјата на две комадја да ја приглитнам, ча цјала не мога да ја глăтнам, да сетне јазе знам што да ти дам"* [V,PM,184]; ~ *и тја му каза: "е,*

*џанам манжу, едната јарбица ми ја открaде коткaта, та ми беше страх от тебе, да не ми се караш; отсекох едната ми биска, та ја готвих"* [V,PM,240]; ~ *ја вели да изл'ази долу; тја не изл'ава. Собера аскер многo сос балтии, да отсекат брјастот, за да ја трокул'ат отгори, да ја везми* [V,PM,241] – забележливо присуство на нерегуларна употреба на кратките заменки: формата за прав предмет **ја** наместо дативната 'ѝ': **ја вели да изл'ази**; **2.** 'убие, уништи' ~ *му вели: "далеко от мене! Јазе на татко ми сам ке си ида и сос спанјо човек не си збрӑкам. Далеко, далеко! Зашто ки извадим сабјата, ки ти отсечјам кату диавол"* [V,PM,155]; ~ *Сто́јко си са́бл'а изва́ди,[ на-па́ша гла́ва-ј отсе́че,[ прӑсна́ли сва́тове да бе́гат* [ПК,2(236)]; **3.** 'прекине со давање нешто, пр. јадење, помош' ~ *тој утрината и порӑнчел на перетите да му доневат за двамина таин* (= јадење, порција). *Дошло време, царјувот син отиде на кавгата и порӑнчел, таин да заневат на удајата му… Кату чули, ча царјувут син гу оклаваха на кавгата, фатиха, му отсекоха таинот, не гу заневали* [V,PM,234]; **4.** изр.: **отсекат папучлук** (= кога родителите на девојката и на младоженецот пред свадбата се договорат какви и колку дарови ќе донесе невестата во новиот дом) ~ *преде една нидјал'а или един месјац за пуснат хабар за бракот да си чинат хазир. Тогај една нидел'а напрет папучлук за отсекат* [V,PM,246].

**отсечува*** impf, в. **отсече** ~ *мо вели: "јазе не сакам покрај мене ти да приближиш, зашто сега изваждам остра сабја, да ти отсечувам главата"* [V,PM,155].

**отслабне*** pf 'кога некој ќе стане немоќен, слаб' ~ *и охче́ре оти́де. И вели́ му змие́та на охче́ре: "Побра́тиме, ја сам зми́ј, са бӑ́хтахме сас ади́н дру́к зми́ј и ми надви́, та ма сега́ тук фӑ́рли, и сам сега́ отсла́бнал та не мо́га да хо́дем"* [V,PM,261].

**отстрешта** adv 'отспротива' ~ *са чудиха, што да сторјат там. Дека са чудиха, ету најмалко- то дете иди отстрешта* [V,PM,231].

**отстӑ́пе*** pf 'се повлече' ~ *па́к бли́зу-е гра́дут, мо́ж дӑ-до́јде во́јскӑта и мо́рӑше дӑ-отстӑ́пӑт. Вӑ́ндо су-че́тта утиде́ уф-Па́јӑк плӑни́на* [ВЕв,299]; ~ *фронтот гу скинаја, Турците напреднаја,[ ногу исир фатија и ногу убити паднаја,[ назад не отстапија, назад на кај Измир* [БВ,171]; ~ *осум души отстапија,[ седум души там паднаја,[ си паднаја и умреја,[ за чувечки правдини* [БВ,101].

**о̨тта́м** adv, в. **оттаму** ~ *дӑ́во́јко мӑри́, изго́ро̨ле![ о̨тка́к си сӑ́ла̨ ра́н бо̨сил'а́к,[… чини́ ми сӑ че́ста̨ пла̨ни́на̨,[ по̨д не́го̨ л'у́ди седӑ́ха̨,[ л'у́ди седӑ́ха̨, о́фци пла̨днӑ́ха̨,[ о̨тта́м по̨ми́на лу́д гиди́ја* [ПсС(З),-74]; ~ *изл'а́ват пак, вӑрв'ат. Брои ги пак, пак ги брои – четири́есе ду́ши, изл'а́ват си, пак чети́ресе души. И тој оттам отјува на тиклăта: "Ач аврáм!" Отвори се тиклăта* [ВД(Кал),333]; и: **о-там** ~ *и ошти един ден отидоха и дојдеха меѓу две пантиштја: сиромахот да си раздели каде касабата, и калугеро о-там нагоре* [V,PM,...].

**оттаму** adv **1.** 'од тоа место' ~ *оттаму детето отиде на един град, там дека беши царјувата столнина. Кату немаши пари, што да чини, отиде на един ахтарин* [V-

РМ,34]; ~ *и тамо в царскио двор имаши една штерна, што наливаха вода оттамо царските л'уди* [V-,PM,156]; ~ *"Далеко, далеко! Зашто ки извадим сабјата, ки ти отсечјам кату диавол". Тогај он си махна оттамо, и дјатенто ходиши право на пунтот* [V,PM,155] – присуството на рефлексот **-у-** за големата носовка (со назален призвук:**-ун-**) во лексемата **пунтот** претставува реткост, за разлика од некои други примери, како **субота** (сп.: **велика субота**), што може да се третираат за црквенословенизми, овде останува да се помисли на лабијализација; за другите случаи со зачувани траги од назализам укажуваме на соодветните места; **2.** 'потоа' (за време) ~ *оттáмо пáк човéкот фатú да са мóли на змúата и да вéли: "амáн змúју, ти са мóл'а, óшти на еднó нéшто да са пúтами, та сéтни да ми изјáдиш!"* [V,PM,139]; ~ *оттамо дојде на едно место, најде една рјака, штото млого силно вăрвјаши, и нејната вода проминаши от стредја от морету и са не збрăковаши сос мурету* [V,PM,155]; ~ *от-тáмо кáк побегнáл, óн отúде аф еднá гóра нéтри; тáмо најдé еднá стрáшина змúа, са мăчаши да изјáди едúн éлин* [V,PM,111]; **3.** 'тогаш' (од тогаш) ~ *от една нидјал'а отидоха на царквата да го крастјат, му закачи на попот за брадата; оттам ошти го познаха, ча јунак за стани* [V,PM,215].

**Оттáтăшното вăршúло** top. '**вăршúло** (=гумно) што се наоѓа на **онаа страна**' (с. Черешово, Драмско) [ЈИ-,МИ...,168].

**от-толко** conj 'иако' ~ *тогај тја отиде на брата и му каза. Утрината, от-толко зенгинин, што беши зентјут, познаха писмото, му земаха сичкото имани... гу тури гăски да му паси* [V,PM,198].

**оттýкạ** adv 'од ова место' ~ *тогај дјатенто тури на вогин от карталите мищјано, и дојде илчиа от них и му вели: "да му кажиш на карталите тас зготвиш тос вечјар да си махни оттука!"* [V,PM-,158]; ~ *кạ-ќи-сл'азити пọ-мéни и ќи-вúкạти: "Тéрạми дạ-јáдими чọв'áшко мéсо!" , áс ќи-ви-вúкạм: "Мáрш оттýкạ, смúрити-сти!" И дóбрọ* [ЛС(К),118]; и: **о-тука** ~ *и тој вели: "скоро златното пиле да ми го најдиш, чја побегна о-тука!" Ја картал'ут еднош как си пусна и, тука и таму, го најде пиленто, му го даде* [V,PM,173]; во употреба е и скратената форма **оттук** ~ *"мајка ти така фтјала. Ету тaја пита оттук надолу за ја пусна, и ти да поиш по неа: дека питата за пои, тамо ти е касметјут"* [V,PM,213].

**оттýка-оттáмо** adv 'ваму-таму' ~ *фатú да га вéли: "óх, мúлата ми сéстра, от когá ти не вúдох, áма сегá кáк са чинú вéки царúца, не сáкаш да знáиш за нáс!" Оттýка-оттáмо га земá, гá бóдна сóс еднá губéрна úглá, га утепá, га зарú нéтри аф цáрјувата бахчá* [V,PM134]; ~ *тогас тја влева нетри на удајата, дека беши царјувото дете, фатиха двата да играјат, оттука о-тамо, момата сос млого ѓилвента гу умира детенто* [V,PM-,209]; ~ *вечерот, кату и дошел крив самовил у дома му, момата оттук о-там гу замај муди ја каза, ча сос едно кокалче гу одави попова сина* [V,PM,226]; ~ *дојдé редó да рóди цáрјувата жéна, га викнáа бáбата. На бáбата га фтекнá, земá еднó мáчле и еднó кýтле, та такá отúде оттýка, оттáмо*

[V,PM,141] – во текстот среќаваме нерегуларна употреба на кратката заменска форма за директен објект **га**, наместо очекуваната дативна форма 'ѝ' (: **на ба́бата га фтекна́**), такви нерегуларности во "падежниот систем" кај заменките имаме регистрирано повеќе и тие се одбележани на соодветните места.

**отуртиса** pf 'се намести, седна' [V,PM,375].

**отфăрли*** pf 'отстрани, испушти' ~ *(гласот)* **в** *гу отфăрлăт нă зăфатукут нă лăкăрдијата:* **ода** *м. 'вода',* **ол** *м. 'вол',* **отта** *м. 'воата'* [ME(P)].

**от-што** conj **1.** 'иако' ~ *та мо́ј, от што бе́ши сиромáх и кăрпáчин, са чинѝ се́тника еди́н бога́т: кату негу друг не имаши* [V,PM,19]; **2.** 'бидејќи, затоа што' ~ *"Е, ако ме слушиш, глендаш, јазе остарјах, не мога да работја и, отшто ми ареса твојут ум, ти вел'ам: да везмиш тес двете магарини"* [V,PM,180] – прави впечаток множинската форма **магарини** во која имаме комбинација од наставките **-иња**, во овие говори **-ина**, (од именките од ср. род) + **-и** (од повеќесложните именки од м. и ж. род); во истиот текст (што го ексцерпираме) има и случаи само со наставката **-и**: *на магари-ти* (за ова проширена употреба на наставката **-и** в. во граматичкиот дел); ~ *то́јнака му велѝ "ефе́ндим" – на кадѝата – "ја́зе и́мам една́ свѝрка, сос она́ја засвирна́х. Отшто му са вѝде на нѝх и на добѝците кајдѝата ми ха́рна, фатѝха сѝчки да ѝграт. Се́тни ја́зе што кабаа́т и́мам?"* [V,PM,127].

**оќ** m 'воиште на кола кога влечат 2 коња' [ПК,2(82)].

**ọкọра́ви*** pf 'ослепи' ~ *по́ма́лкиạ та́ткọтọ по́ гọ-милува́л. А то́ạ лọвџѝјạтạ рạкѝти му-бѝли гра́пạви о́т рạбо́тạ. Та́ткọтọ ќо́рạв бѝл, ọкọрạв'а́л, и пọ-рạкѝти ги- по́зна́вạл ко́ј е, ко́ј не́-е* [ЛС(К),114].

**ọфицѐр** m 'тој што има чин во војската, командир' ~ *тва́ д'а́ти квạ нạпреднáлọ мно́гу, и-ко́гạ гọ-лупна́л фạрạо́н у-за́творр, у-ѝстиạ за́твọр, у-ѝстạ ọдạја́, дạ-ка́жими и-дру́ги н'а́кọј ọфицѐри, едѝнјо бѝл генера́л* [ЛС(К),111].

**о́фтика** f 'болест на белите дробови, туберкулоза' ~ *ло́ша бо́лис бѝше; уд-о́фтика-ј фа́тин* [ПК,2(82)].

**офтикил'а́ф** adj 'човек што боледува од туберкулоза' [ПК,2(82)].

**офца*** f, zool., Ovis aries **1.**'домашно животно од кое се добива млеко, волна и месо' ~ *пујно́ вр'ắм'ạ и-дѝн туџ'а́рин, жѝвини ш'ту бир'е́, ко́зи, о́фци, кра́ви, о́јди на ино́ се́лу* [MS,t,15]; ~ *едно времја един човек на едно село си фати чобан, да паси овци. Имал и негова неколко овци; имал жена лоша много и две дивојки харни* [V,PM,169]; ~ *и тạма́м отѝшла о́фцта уфтăрлуто, ле́гне уф-сре́т о́фци, сăскрѝла ф-тăрлуто. И-вắлко: "Пăтѝло, пăтѝло, до́јци ја́гнито"* [ПК,2(224)]; и: **охца** ~ *велѝ му змие́та на охче́ре: "Побра́тиме, ја сам змѝј, са бắхтахме сас адѝн дру́к змѝј и ми надвѝ, та ма сега́ тук фăрли, и сам сега́ отсла́бнал та не мо́га да хо́дем, и ти са мо́лем да ми доне́ваш ката́ у́трина мл'а́куту от охче́те прја́сно"* [V,PM,261] – прави впечаток линеаризацијата: атрибутот доаѓа по именката (балканистичка посебност): **мл'а́куту от охче́те прја́сно** (независно што именката и придавката не се во непосреден контакт); **2.** изр.: **о́фции загубе́ни** (= библиски израз, се однесува на оние што ја

изгубиле "вистинската вера") ~ *и Ученѝците си дóшле кри нéго, распѝтаа на нéго, éм гу вéлеа: А пýшти а на нéа, óти сѐ вѝка пу нáс. Ис... гуворѝ, да ричé: Нé сам дујдéн за дрýго нѝшто, тукý пу óфцити загубéни на Из...ка зéмн'а* [MV,K,272] – во контекстот има уште една потврда дека во југоисточните говори кратките заменски форми за прав и неправ предмет се мешаат: употреба на кратката заменка за акузатив **го** наместо дативната 'му': **распѝтаа на нéго, éм гу вéлеа.**

**офч'арина** m 'човек што пасе овци' ~ *мјáсашје катó ч'ол'áк, и очѝте му бјáха млóго гол'ами и свéтеха катó óган. И са оплáши офч'арина та са вăрна да бјáга. И нóзѝ бјéше змѝј, и си дѝгна змѝе очѝте кадé охчéре та го рóкна* [V,PM,261].

**офчáрка** f 'жена која што пасе овци' [ЛС(К),96].

**офчáрски*** adj 'нешто што се однесува на **овчар**' ~ *áрно áма тóа бѝло нóго л'ýто* (пишува: **лýто**) *и сѝте офчáрски кучѝн'а са-разбегáле. Околу срет-нóќ мéчката ѝде. Офчáрските кучѝн'а са-разбéгават, а малéчкото кýче ѝ-се-фрлѝло на-врáто на-мéчката* [ВГ(Мир),273].

**óфчка*** f, zool., dem. од **офца** ~ *бéго ги-дáве нѝфте, ги-дáве нѝвите на сјурмáси. Сјурмáси рабóтат... Кóј с-ѝмше óфчки, кóј с-ѝмше гувéда* [ПК,2(251)].

**óфч'ку мáслу** n 'масло добиено од овчко млеко, се користи како мрснотија кога се приготвува јадење, но исто така се јаде и само со леб' [MS,s,77]; во записот што следува (од с. Зарово), имаме зачувани траги од носовката од преден ред: **óфчⁱо мéнцⁱо [ПсС(З),68].**

**ох** interj 'искажува чувство на болка, односно на немоќ' ~ *тогас му вел'ат сватовиту на просикот: "ох, зентју, дека за поими сос змиата! Царјут за на спанди"* [VPM,198]; ~ *кá излéгăл тó чувéк уд-бунáро: "é, шó бáбо, за-шó пѝтиш!" – "Нé бре сѝно, с-умурѝх, óх ричéх"* [ПК,2(255)]; ~ *кату чу така царјут, си разл'ути млóгу и заеднóч са скáза за цáр. Ох, áм дéка отиде оновá рáдос от онѝа мóми? Они фатѝха да плáчат, ча ги бéши стрáх, цáрјут да не ги расѝпи* [V,PM,10]; ~ *гóлојут му вели: "ох брáтку, не са далéку; ету тýка озáт таја планѝна са, л'у ти са мóл'а, вăрни са назáт, бари тѝнака да не пáтиш нѝшту, зашто óни са лóши човéци, да не ти отéпат"* [V,PM,21]; и: **оф** ~ *Димка ја палак, ја најдек,[ Димка е мома за мене.[ Викнала Димка да плаче: Оф леле Боже до Бога,[ ах што ми било писано,[ турцка робинка да станам* [БВ,59]; ~ *Рáтка си-влéгла грăдѝнка,[ сéкăкфо цфéќе дă-бéре,[ оф-оф, Рáтко бре, [ ýмир, зăгѝнăм зă-тéбе* [Д-К,159]– уште еден пример за употреба на додаток за место без предлог: **си-влéгла грăдѝнка** (м. '... во **грăдѝнка**').

**óха-óха** interj 'извик со кој се терaат воловите кога се ора'; уште: **гóре-дóлу, брáзда** [ПК,2(82)].

**ох-ох-ом** interj (извик за пријатно чувство) ~ *м'éч'ката сă курдѝсува да јад'é кадăнфатм'а. "Ох-ох-ом, блáгу Тартанóхч'а"* [MS,t,54]; исто така: **о-хо-хо** ~ *пáк от мăра чáс сéтни са посерá тóјнака отгóри. Базирѓáните фатѝха да вéл'ат: "о-хо-хо! лóпова лоповѝца по дјáдова брадѝчка!"* [V,PM,126]; ~ *"Охохохохо?"* 'извик што се слуша кога играат русалиите' — за **русалиите** (нивната игра е специјална, се игра главно во Долновардарско, се

надоврзува на божиќните празници), в. кај односнава заглавна единица). Сп. илустрација: пред да почнат со играта водачот малку ќе истрча, и сите други по него, и откако ќе ги вкрстат ножевите и ги удрат така за да се слушне звук *ки са продвикнат: "Охохохохо?"* [ТГ,224]; ~ *многo зорт му дојде, са пика отгори наврах базирѓаните. И базирѓаните фатиха да вел'ат: "охо хо...о хохо! От Бога топла росица дојде". Лудојут му вели на брата му: "брате, ме добол'а рамото, за си пусна вратеното и пресленот"* [V,PM,...].

**о́хи** part 'доколку стои пред глагол дава одречна смисла на целата реченица - грц.' ~ *ни мо́ж'и да сă ступли́ биле́, о́хи да сă сфа́ри* [MS,s,77]; ~ *фа́т'ạха да сă см'ắјат вали́ту и паш'а́та "хи́ч' бакắру* (сад, котле од бакар) *на т'ạп'ắту, сф'ạш'та́ на курин'о́, ни мо́ж' да сă ступли́ биле́, о́хи да сă сфар"* [MS,t,55]; ~ *"за пулуви́н саа́т' трắгнува пампо́р'ут за у А мерики́!" нив'ắстата фа́ти да пла́ч'и: "ми хо́ж'даш'!" "о́хи! за по́да!"* [MS,t,84]; ~ *"о́хи! ха ни з'е́вам, на т'е́б'ạ н'е́ка-сă!"* [MS,t,83].

**о́хке** impf 'кога некој со стенкање искажува болка' ~ *и вắлко ă-стигна́л и а́ дă-сă-фắрле врằз-не́, а о́на фằти́ла дă-о́хке и жа́лно дă пла́че: "о-о-ле́ле глắвичка, о-о-ле́ле глắвичка"* [ВД (Пат),286]; и: **охка** ~ *та ка́ша си-нằмắжуве нă-глằвằта, а нă-то́ă па́шкằта му-скина́л, нă-вắлко. Сă-нằјде́ле на́пкун па́к, та о́хка, глằвằта, мо́зуко и истиче́л* [ПД,157].

**о́хтика** f 'болест туберкулоза' [СК-332]; и: **о́фтика** ~ *ло́ша бо́лис би́ше; (и о́н) уд-о́фтика-ј фа́тин* [ПК,2(82)].

**охчер*** m 'човек што пасе овци', в **офч'арина** ~ *мја́сашје като́ ч'о-л'а́к, и очи́те му бја́ха мно́го го-л'ами и све́теха като́ о́ган. И но́зи́ бје́ше зми́ј, и си ди́гна зми́е очи́те каде́ охче́ре та го ро́кна* [V,PM,261]; ~ *и охче́ре оти́де. И вели́ му змие́та на охче́ре: "Побра́тиме, ја сам зми́ј, са бắхтахме сас ади́н дру́к зми́ј и ми надви́, та ма сега́ тук фắрли"* [V,PM,261]; и: **офча́р** ~ *ја́-сạм офча́р а́рин, а́рин офча́р ду́ша- та-м са́м дава́л за о́фцити. Измика́рут па́, и то́ шо не́ ị али́з офча́р, шо не́ са о́фцити не́гуви, а гле́да вắлкут шо си и́ди на о́фцити, и а уста́ва о́фцити, да бе́га* [MV,K,311]; ~ *таму си го најде,[ таму да му плати,[ никого при него,[ саде један овчар,[ на овчар се моли,[ аман, заман овчар,[ подај ми ракаta,[ од вода д'излезам* [БВ,16].

**охắлен*** adj 'растревожен, засрамен' ~ *поплакоха и двамината, и така си разделиха един на друг, и си отиде царут нататак. Сиромашката мома останала охắлена при татко и́* [V,PM,34] (– сп. проширена употреба на предлогот **на** наместо 'од': **си разделиха един на друг**); и: **охилен** ~ *ја лалата от много јадови, што имал на Ил'а, му и дал една јаспра дар. И тој го зема дарот, го и врắзал на вракозунјут и си отиде на дома му охилен* [V,PM,171].

**оцéј***(< отсее) pf 'исчисти жито или брашно од нечистотии со помош на решето или сито' ~ *утринта́ саба́лин за ста́на, за о́ција с'ắ-м'ạнту да́-ј ч'и́сту, за гу кла́да у вр'ắтиш'тắт'ạ* [MS,t,66] – пример за присуството на двоен акцент во периферните источни говори: **вр'ắтиш'тắт'ạ**.

**Оцре́шту** top. 'место, ниви што се

наоѓаат наспротива од с. Куманич (Драмско)'. Ј. Иванов наведува дека се работи за фонетска промена од **Отсрешту** (**ц** < тс), наведувајќи го уште и примерот **оцутре** (< от-сутре) 'наутро' [ЈИ,МИ...,168].

**очаен** adj 'натажен, во очај' ~ *од врх Пирин Планина,[ очаен глас се чује,[ Македонија плаче,[ Европа цела беснее,[ Англичани и Немци,[ Италијани и Френци,[ сакат да нè поробат* [БВ,151]; сп. **охăлен**.

**очéклен*** adj 'со отворени очи', в. **ококóрен** ~ *кóн'у му вéли: "нéмој ти е стрáх! Зéми двé лáтки и вјáхни ми, и, кога ки úдими нá жúвата вóда, тáму úма стрáшни самовúли, га чуват водáта, и, ако úмат óчите очéклини, тóгас спúат"* [V,PM,113].

**очеши (са)** pf 'ја среди косата со помош на чешел' ~ *утрината, кату стана момчету от халиштету, са уму, са очеши, рече на мајка му: "мале, дај ми мара л'ап да јам"* [V,PM,87].

**очи (са)*** pf 'се виде, се забележи' (?) ~ *и тојнака отиде, зема девет олски мрăша, ги враза уѕад кон'а сос девет чингел'а... Тамунака как гу виде ламјата, излезе, сакаши да гу изјади... И кату са очиха уѕат кон'ут олските мрăша, фати да јаде и си закачи за деветја ú глави сос деветја чингели* [V,PM,78].

**очикувачка** f 'надеж, очекување' ~ *ув пăлна очикувачка оти сè е ка шо трибува ув селту и оти за сè сă криви силјајнто, бејзте најповикјă зăрди менăтă на живечкăтă и погулеми арџуве сè повикјă и повикјă и рăсипувăт, газăт напрежните тукмечки и и ближăт селтă ду турвајне* [МЕ(Р), 86].

**очубóл'** m 'болест на очите' ~ *дéтто о-фатú очубóл', кá му са-залипúли óчте, кá му-пуџăрвинéли, сăлѕи мутéчат, нă-мóш да-пуглéдне* [ПК,2-(82)].

**óџа** m 'духовник муслимански' ~ *úмаше áдно тýрско сéло: испаднá óџата* [BV,120]; и: **уџá** ~ *идну- кумшúа нă-Нăстрăдúн уџá дóшăл дă-му-гупусáка мăгáрито... óџата му-рéкал дéка мăгáрто нé-е дóма. А дудéка óни мăбитúле мăгáрто сă-рăзрикáло* [ДК,155].

**оџак** m **1**. 'направа во куќата низ која излегува димот, димник' ~ *óде дă-гу-пáла. И óде у-испул'ýва удуџáкут – дéуто си сéде нă-óгăнут* [ДК,117]; **2**. 'огниште' [BV,120]; **3**. 'просторија во која се наоѓа огништето' [BS,120](?).

**óш'ти** adv **1**. 'кога нешто е присутно, изразено и продолжува да трае' ~ *нúă óдиме ус-зóлвата, óна óште бúше мóма* [ПК,2(251)]; ~ *и вил'áт: "фáт'ахми тóлкус дýш'а, алá идúн ч'ув'ăк, кáк ја вúд'ạ фóтуграфúјата, фáти да плáч'и и óш'ти плáч'и"* [MS,t,25]; ~ *му вилú на н'éгу: "пóт' мáјч'ин-ти!...ч'ạ з'éнт'у спú óш'ти; кáк да гу разбудúми?"* [MS,t,17]; ~ *и на А лéксандрус с'éстрит'ăму д'éн' и н'éса óш'ти ж'úви сă* [MS,t,-61];~ *вил'áт паш'áта и валúту "óш'ти н'éма за ни дад'éш' дајд'éми?" "Н'ăј варéна мáнџ'ата óш'ти!"* [MS,t,55]; **2**. 'нешто во поголема мера' (**óш'ч'и**) ~ *р'éч'и сфáтут: "бúш'и óш'ч'и пóóстра, си брúч'ах таш'áџиту си ускабú"* [MS,t,78]; ~ *ќ-óдăт за брáшно дă-тéрат ут-тúạ шóпките тáм, уд-Бугáрто. Кá ќи-н-сă-пýштаа, вúкше тéјко, ус-кáмине: у-у, вúкаа, бóже, у-у. "Вúạ цéли Гăрци сте, óште нă-мăгáрто нă стрáна кá сéјте, сă-знáјте óт сте Гăрци, а уд-Гăрци бéкте, тýк úјте. А дă-

*с-јојте па у-вашто”* [ПК,2(322)]; **3.** 'придавање, односно повторување на означеното' – во скратена форма: **ош** ~ *“Сјаа, вике, ќи-ит-изедум, вике вăлко”. – “Ош по-н-горе ќ-одме, друк шо-ќ каже, вике, урачо”* [ПК,2(265); ~ *и арно ама тук ка дујдеме тук устăнаме; нă-мужеме дојме до-вијме Кукуш ош адноч* [ПК,2(252)]; сп. **ошт-идниш** 'повторно' ~ *ем риче на негу: Духо биз глас и глух, јас ти повелам: испадни уф-негу, и ошт-иднiш да не флезиш на негу* [MVK,285] – во контекстот предло-гот **на** се јавува со функција на 'во' – да упатува на внатрешност: **да не флезиш на негу** (м. 'во него'), понеобична е употребата на предлогот **уф** со значење на 'од': **јас ти повелам: испадни уф-негу**.

# П

**па** adv 'повторно, одново' ~ *на ýтрăта дéн сạбáлинта, пá сă фáшќăт, са бóрат ду вéчăрта. Пá нă мужéл дạ нăдвúе нú тóа, нú тóа* [ИГ,113]; ~ *с-гá ги-нóсạт и тúạ пạрú шọ-ни-бáạ вạрнáти и-нóсạт и-дрýги пạрú пá дạ твáрạт, дạзéмạт. Истọ прáј óн-пạ... Ги пọсрéтạл фúно, твá, ọнóвạ, и-тúạ пạрú ги-врáт'а* [ЛС(К)113]; ~ *пóсле нéко минýта му-вéле дéуто: "Оди, вéле, зúми фăлџáнто". И то дéте óде, пá чукнýве нă-врáтта. Цáро, éдна шăкá пăрú му-дáве* [ПД,145]; ~ *вéл'ат па нạ слéпјот: Тú шо вéлиш зарди нéго, óн ти упулú óчити? И óн рéкạл: Профúтин ки бúди. Нé верувáле Чифýтите за нéго да бéши слéп* [MV(K)-259] – во контекстот го среќаваме сврзникот **да** со декларативно-интенсионално значење, наместо 'дека': **нé верувáле Чифýтите за нéго да бéши слéп.**

**па** part (за засилување) ~ *Тúạ мувúкạт: "Па-нé-и лóшọ дạ-гọ-пọвúками. Кáкọ јунáк сạс-нáшạтạ грýпа дạ-с--склóпи"... Глáвниạ вúкạ: "Нáштọ дрýштвọ тạкá с--слọжú, дạ-ти-прúми сọ-нáс áкọ милýвạш"* [ЛС(К),116]; ~ *Кумшúити нéгови, и дрýзи шо гу знáја пóскоро óти бéши слéп, вéлеа: Нé и вóа шо сéдиши да прóсиши? Дрýзи вéлеа: Вóа ị. Дрýзи па: Оти катý на нéго мнјáса. Па вóа вéлиши: Оти јá-сạм* [MV(K),258]; ~ *бúле ќéрки нă-нéкуа цáр. Нáјгулéмта бúла лúчнạ кáу ѕвéздạ, срéднăтạ кáу мисичúна, а нáј мăлéчкăтă-пạ кáо слăнце. Тá гулéмта а-тукмúл нă-гулéмиут брáт, тá срéднăтạ нă-срéдниут, а мăлéчкăтạ óн ă-зăдăржáл* [BB(Кр),312].

**паап** interj 'подржување на звукот од удар' – *"Ај бе дă-влéзăм кăдинăтре бéки врáтта утфурéна-е". Влéга нăтре. Паап, врáтта ă утворýва. Кóа скукнáле, жéнта вéле: "Тáтку-ти, бре, си дóе". И сăзгушнáле* [ДК,127].

**Павле** 'м. л. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,115].

**Падáлиштето** top. 'место во близина на планинскиот премин **Прéсеките** (с. Трлис, Драмско)'. Ј. Иванов ја допушта можноста дека овде во средните векови имало **ан** (зграда за одмор на патниците) и го поврзува со старото значење на *падалиште* 'место в планина за одмор' [ЈИ,Ми...,168].

**Падáло** top. 'место каде што има водопад' [ЈИ,Ми...,168]; сп. **Арамúцко Падáло** – Калопот, Зилјаховско [ЈИ,Ми...,70].

**падар*** m 'чувар на полето, нивите, лозјата' – нему му е поверена летината, бидејќи тој кога се зафатил за таа работа се заколнал дека *"право*

*ке гледа и право ке гуворе”* [ТГ,-279]; ~ *и таму, дека хесап чиниха, ету дојдоха ламините падари, ги собраха мулитата* [V,PM,44]. Поради замената на носовката од заден ред со **ă** (сп. гл. **пăде**) нормално е да се очекува дека збороформата ќе гласи: **пăдар**, но поради неинтензивниот изговор на неакцентираните **а** и **ă** дошло до неутрализација меѓу нив и оттаму: **падар**. Потврда за кажаното наоѓаме во примерите што следуваат ~ *вијă пă си имăт кăту пăдарă, кăту измиќарă, иши – сијмејнă* [МЕ(Р),84]; ~ *ут прибруждејнă дур нă тригускатă, ѕастрă и катă вечăр пăдајрјуту носăт пу две кошници гроздă* [МЕ(Р),91]; со зачувани траги од назализмот: **пăндар** ~ *зéвăт céа пулéка-пулéка дéк ќ-óăт – нă-лóјзито. Одăт, сă-нăјáжџăт грóзде уд-лóјзито. Сă-нăјáжџăт грóзде и ó-дăт нă-кăлúвăта нă-пăндарут. Висóка кăлúва, су-скáла сă-кăчфáја. Вúкăт: “Ој пăндăр, ој пăндăр!” Нéма пăндăр* [ВК(Тр),323].

**падарин** m, в. **падар** ~ *Кату чу татку и, ча побегнаа, ха и зел после да а тера и а пристигна на пăнтјут. Ама младата самовила знајала млогу, та фати на јунакот, гу удри по земјата, са чини кату бустан сас либиници, пак тја са чини падарин, гу и чувала* [V,PM,279]; ~ *еднó врјáме едúн човéк са чинú падáрин, сéлските лозјá да ги чýва, и, когá узрелјáха лóзите, дофáдиши еднá самовúла, нáј-одберáното грóзди тјáнака гу јáдјаши, и тóјнака, кату не мó-жиши да вúди, кóј гу јадé грóз-диту, земá еднá стáпица* [V,PM,139].

**Пáдежо** top. 'дол' (Липуш, Валовишко); Ј. Иванов го изведува од *пад-* [ЈИ,-Ми...,168].

**Падúните** top. 'ридна месност со длабнатини' (името е познато во Серско, Драмско, Валовишко; разновидности: **Падúна, Падúнето, Падéната** и др.) [ЈИ,Ми...,168].

**падне (и: падни)** pf 1.'нестане, се загуби' ~ *кој ки јади от тиа смокви, ке да му паднат роговиту!* [V,PM,35]; **2.** 'отиде, излезе' ~ *е бре, дивојче јубаво,[ седни де да пуседиме,[ гледи да се пугледиме,[ јоти ки се разделиме,[ далеко ки си паднимu* [ТГ,-100]; ~ *си-имáле инă-чýпа и ину-дéте. Е, тó кăтă-дéн удéл нă-лóф. Дунéсăл ину-дéн инă-ирибú-ца. Жéнтă-му си-ă-клáшла тáму, пăднáла пу-дрýзи рăбóти* [ДК,115]; **3.** 'изгуби рамнотежа и се најде долу (на земјата, на подот)' ~ *сă убрна ѕаѕáт' да вúди и гу гл'éда кутý партáл тýш'каш'т'éм на в'ąтирó пáдна у мур'éту* [MS,t,58]; ~ *стóр н'ắ инá кýпа, заш'тó за пáднимu и сă удрúјми* [MS,t,62]; ~ *си ѕúгна нугáта и хúтра Пéтри пáдна ут далóт у инăја трăни* [MS,t,75]; ~ *устáнува сăс инó крúлу кóн'у и фáш'та да си пáж'да на зим'áта и такá си пáдна у идúн глăмбóк дóл гул'áм* [MS,t,23]; ~ *кóга гу-рéкăл тó: “éл у тá-те!”, зăбурáвăл сирумáу дéка нă-плéшитите нóсе гăрне и-рăшúрва рăците и стáпу су-сè пáднăл, сă-искăршăл, сă-истурúла и бинúџăта* [ДК,152]; ~ *и тугáс си р'éч'и Крá-л'у Мáрку: “н'ắ-сни в'éјки за ж'ивóт!” и пáдна сă уклавá и такá му устáнаха кóкалéто на пóртит'ą* [MS,t,39]; и: **пани** ~ *úсă н'емладúсат крилáта, за ти утинџ'áјат да за пáниш' у мур'éту* [MS,t,58]; **4.** 'удри (гром)' ~ *и са небјéто заóблачи за да фáти дăш,*

*и са за лӑска там на една̀ ба̀рчѝна, и са евѝха два оганјѐ и ... погӑрмја оште аднằч по-сра̀шно, и вѝде, чи адѝна о̀ган дѝгна са, та па̀дна фаф полѐто, фаф адѝн са̀с* [V,PM,261]; **5.**'пресече, обори' ~ *е, грѐде ца̀рут дӑ и нӑпо̀е ко̀јнӑта – а вѝжца чу̀пата. Лѐпа – слӑнце грѐе. Му вѐле нӑ ӑрга̀тте: "Ќ-о̀јте, та̀м ѝма инă тупола. Ќӑ-па̀дните та̀ тупо̀лта, ѝма инă-чу̀па"* [ДК,115]; **6.** 'се изнемошти, умре' ~ *но̀з дру̀гију, ш'ту си утѝди, н'ѐса: "а̀х!" , у̀тр'ạ: "ах!" ни утѝди идѝн м'а̀јạнц и па̀дна, си умр'ӑ̀* [MS,t,42]; ~ *ним се клӑни, лудо младо,[ ним се клӑни ти уф мене,[ тук за твоја брза којна,[ јуште рече малој моме, јуште рече не дуриче,[ је паднала брза којна,[ је паднала, је јумрела* [ТГ,197]; **7.** 'погине'~ *пу̀кна пу̀шка, лѐле,[ пу̀шка пу̀кна, пѝле Ста̀но,[ ду̀ри го̀ра јѐкна – ју̀нак па̀дна* [ИГ,108]; ~ *[ два̀јст и пѐтмѝна, вѐрна дружѝна:[ на̀јнӑпрѐт вӑ̀рви Тра̀јко Мора̀рцки,[ по-нѐго о̀ди Ту̀ше Богда̀нцки,[ пра̀во си-тѐгл'ӑт зạ-Стуја̀кạво,[ јо̀дат и пѐјат и зạ-бо̀ј мѝсл'ат:[ пра̀во стрел'а̀јте, пра̀во фӑрл'а̀јте,[ од-на̀с падна̀а ду-трѝста ду̀ши,[ уд-нѝх падна̀а ду-трѝ ил'а̀ди* [ПК,2(272)]; ~ *туга̀ј стӑна̀ та̀а чу̀дба. И на̀ште тѐпӑт и Ту̀рците тѐпӑт. Адно-врѐме Ту̀рците по̀сустрӑшѝа. Сѐтнӑн зӑпӑлѝạ нѐкọлку ду̀ши та̀м, уф-Кӑлѝнуво. Ее, ми кумѝте ѝмше Кӑлѝнуво, а̀ма не пӑдна̀ ут-кумѝтин ни-ӑдѝн, нѝшто, са̀мо дѐца шọјзгурѐе уф-кӑ̀штте* [ВК(Мал),289] – сп. додаток за место без предлог: **кумѝте ѝмше Кӑлѝнуво** (наместо 'во Кăлинуво'), што се третира за балканистичка посебност; **8.** 'изгуби во игра' (во случајот игра на табла) ~ *фа̀шкӑт дạ игра̀ат нạ та̀бла. Та̀ткуто ричѐл: "Ко̀ј ќи па̀дне, ќи му иска̀рме о̀чте". Дѐтто сӑ пучудѝл... си рѐкло нạ у̀мут: сто̀ј дạ па̀днум и ја̀с еднӑ̀ш, дạ вѝдум, шо̀ ќи-пра̀ве во̀а та̀тко* [ИГ,114]; **9.** 'добие' ~ *муриче на дефут: "На ти на тебе дибелто месо; на оралут – цӑрвенто месо, на мравата коскитe". Риче дефут: "Куту ка сакаx, такоф дел ми падна"* [V,PM,35]; **10.** 'стигне' ~ *навѐчӑртọ си-ѝдӑт бра̀тјата-му уд-ло̀в дека бѝле. Пу̀л'ӑт крива̀тут – мо̀ме лигна̀ту. Одат а-скọрну̀вӑт. Му рѐкле: "Шо̀ тӑка̀?" Му рѐклӑ: "Тӑка̀ и тӑка̀, сạка̀а дạ-ма-зако̀л'ӑт и стạна̀ ја̀зика бига̀ј и дѐка пӑдна̀ј – у-ва̀ште рӑ̀ци"* [БМ(Зб),198] – кратката дативна форма за м. род **му** се јавува во две нерегуларности, прво: употреба наместо дативната за ж. род 'ѝ': *о̀дат а-скọрну̀вӑт. Му рѐкле;* второ: наместо дативната множинска форма 'им': *му рѐкле: "Шо̀ тӑка̀?" Му рѐклӑ: "Тӑка̀ и тӑка̀, сạка̀а дạ-ма-зако̀л'ӑт"*; **11.** 'се случи' ~ *и вѝкạ, тạка̀ и-тạка̀. Он му-вѝкạ: "Та̀ткọ, мно̀гу лѐснọ-е тва̀, вѝкạ, ќи-па̀дни гọл'а̀мạ су̀шạ. Сѐдạм гọдѝни ќи-бѝди гọл'а̀ма су̀шạ, н'а̀мạ нѝштọ дạ-ѝмạ"* [ЛС(К),112]; **12.** 'се симна' ~ *"Ка̀ ки-па̀днии, рӑчѐ, нӑ-до̀лу уфлива̀јте, та̀м ѝма, рӑчѐ, ки-тӑ-прӑсрѐтнӑт двѐ кучѝјна, едно̀то, рӑчѐ, бѐло, едно̀то, рӑчѐ, цӑ̀рно... Ку̀чишчӑта ка̀ ки-сӑ-пу̀шчӑт уфтѐбе, пу̀шкӑта о̀ш ка̀ ќа-зѝмиш да-нӑпӑ̀лниш* [ПД,147]; **13.** 'клекна' ~ *ка му дујѐ идѐн шо му длӑ̀жиши дѐјсет илја̀ди гро̀шови. Чу̀нки нима̀ле да му и да̀ди, пувел'а̀ ца̀рот да сӑ прӑда̀ди, и на нѐгу, и на жѐна му, и дѐцата му, и сѐ шо ѝмаши, и да си пла̀ти бо̀рцот. То̀га падна̀ измиќа̀рот да му си мо̀лиши на нѐго: Афѐндо, ти сӑ мо̀л'ам да*

*ми че́каш* [MV(K),68] – во извадокот се забележува следнава посебност: директниот предмет е придружен со предлогот **на** – **да са̌ пра̌да́ди, и на не́гу, и на же́на му** (оваа специфичност ја познаваат и западните и јужните периферни говори); ~ *на́шал иде́н ут измика́рито шо бе́а за́ино су не́го, да му дла̌жиши на не́го сто́ грушо́ви: да гу фати́ ут га̌ркл'а́нот, ки му уда́ваши- ... Му падна́ то́а саромa̋х на но́зити му, му си мо́лиши* [MV(K),268] – во извадокот среќаваме нерегуларна употреба на предлогот **од** наместо 'за': **гу фати́ ут га̌ркл'а́нот, ки му уда́ваши...** – за ова поопширно во граматичкиот дел; **14.** 'капне' ~ *зимниде́ле и́мше а́ма по́-ма́лко. Пи́јаа чуве́ците но́го ви́но. Имше ца̌рно гро́зде, ја́ка шл'у́пка, дибе́ла, не́ са̌-ја́јше, за-ви́но би́ше, а́дно ца̌рно ви́но – ва̌пцу́више дѐк ќи-па́дне* [ПК,2 (215)]; **15.** изр.: **паднал гол** (= останал без облека, гол) ~ *ма̌жо не́ ка̌ндиса́л, рекал: "На́с не: за̌бра́нно". "Не́ е, ре́ка̌л, ва̌ ла̌жа́л то́о шо-ви-за̌бра̌ни́л, ја̌-де́јте". Е, фа̌ти́ли ти́а̌ дру́ѓо: де́н то́о да̌рво, шо ре́ка̌л Го́спу: ут-то́о да̌рво да̌ не́ ја́јте, фа̌ти́ли, ја̌де́ли, ја̌де́ли, па̌дна́ли го́ли. На̌-дру́ѓо: де́н и́де Го́спо им-ви́ке: "Ела́јте, ела́јте", ви́ке* [ПК,2(237)]; **ве́јште му па̌дна́а** (= многу се посрамоти) ~ *не́јќе да-флe̋зе, ве́јште ќи-му-па́днат* [ПК2(155)]; **пад-на́ бо́лин** (= се разболе) [ПК,2(150)]; ~ *царјут от ма̌ра дни сетне са беши разбол'ал от тешка болка и са фати от ва̌рла чума; кату гу изчука, падна четиридесјат дни болин, после умрја* [V,PM,195]; ~ *диме́к да̌-па́дне бо́лин, то́лко да̌-усла̣бе́е да̌ нис и́глини у́ши да̣ мо́ш да̌-пуми́не, куту ко́ниц* [ПК, 2(182)]; **уд-мага́ре ќи-па́дне чуве́к** (= му се кажува на некого што премногу се ангажира, без одмор) ~ *ни́м са̌-ва́рки то́лко, уд-мага́ре ќи-па́дне (чуве́к), па́ ќи-с удмо́ре* [ПК,2(204)]; **уд мене падни, куту на камин падни** (= така "порачува" магарето на човек кога го јава) ~ *"уд мене падни, куту на камин падни – на место устани!"*, додека коњот обратно порачува: ~ **"уд мене падни, на душек падни, на една̌ш стани!"** [ТГ,79]; **му паднала тешка дремка** (= му се приспало) ~ *јуридил си, дуздисал си ду два сива којна,[ кинисахте, Вање́лино, пу бели друмуве,[ ка дујделе, леле ѕанум, ду среди на па̌тот,[ му паднала на Јуванче дури тешка дремка* [ТГ,40]; **капа да ти падне, да не са врниш да си а земиш** (= кога човек има големи непријатности од нешто и сака побрзо да се отстрани) ~ *ако при ткаењето жиците се заплеткуваат или се кинат, тогаш таа што ткае ќе каже: псешка работа! Капа да ти падне, да не са врниш да си а земиш. Седни па прапејви!* (како кога се оплакува мртовец) [ТГ,364]; **не́ма да̌-т па́дне у́стта** (= нема да ти се случи ништо лошо ако прозбориш со луѓето) ~ *а́к ка́јш адно до́ба̌р де́н на̌-чуве́к, не́ма да̌-т па́дне у́стта, пра̌гуво́ри, за̌шо́ си-чуве́к* [ПК,2(180)]; **ша́но ѝ падна́** (= повредена ѝ е гордоста – иронично) ~ *ее, сја́а дру́ѓут ца́р па̌-с-има́л куту ни́ѕ ка́ и́мме де́н, не́ли пра́зник. Са̌-збра́ли, и о вика́ле на̌ро́до. Ца̌ри́цта пуча̌ста̌ва́ла, пу-ча̌ста̌ва́ла на̌ го́стто, а́ма̣ кути чуве́к са̌-јзла̌жа́ла не́ли, са̌-јспа̌рде́ла. Ца́рут му-па̌дна́л ша́нут, о́ти са̌-јзпа̌рде́ла, зи́ме га̌-на̌па̌да̌ве* [ПК2-(Кре–300)]; ~ *бре шо и са кажа́-*

*ло, пă сă л'ýте, шáно ú пăднáл....;* **нéма ѝгла дéк да пáдне** (= кога на едно место има насобрано многу луѓе) ~ *нă-пăзáро ѝгла нéма дéк дă-пáдне, тóлко нарóт нé бúло* [ПК,2(166)]; **ми-пăднá нă-ăкăло** (= се присетив за нешто) ~ *ги-убисúла рúбите нă-тăвáно, и пá си-излизéла дă-бăрке нéкуј дрýк килипýр. Сă-шушкáла тýка-тáм, и éт-ти-о вăлко прăд-нé: "Дéк си кинисáла, мурú кýмо лúсо, нă-мéне пă-ми-пăднá нă-ăкăло дă-дóјдум пăр-тéбе, дă-т-ј-ă-вúдум кăштта"* [ВК(Пат),286]; **жал ми падна** (= почувствував жал, се ожалостив) ~ *три дивојки сусам берат,[ сусам берат, песма пејат,[ песма пејат спрутив мене,[ жал ми падна, џан дивојко?[ си искарах шарен кафал,[ си засвирех спурти нихка,[ ми с-испушти дробно стадо,[ си направи гулем зарар* (= голема штета) [ТГ,338]; ~ *царјут гу виде и му рече: "не идиш на меника да си цениш?" Мајдон му вели: "идам". И така са цени на царјут и са куртулиса от протудраку. И млогу са зарадува Мајдон, а протудрак млогу жал му падна* [V,РМ,73]; ~ *нéкуј гу-учúл дéјту нóгу. Ех, си-вăрнáлу дејту дóма, гу-нăјдýва тáтку-му дăнăмăна. Му-пăднá жáлус нă-дéјту зă-тáтку-му кá гу-видé* [ВЕв(Кор),303]; со исто значење: **му-паднало грех** ~ *сúчко сă-устăвúли нă-нúвите и сăрпуве и сè. Пу-пăтиштта, нă-мужвáли-сă дă-нóсат, и мăлéчките дéца сă-ги-устăвáли пу-пăтиштта. И мóјта бáба, тáа шо бúла рóдина уф-сéло Стрéзуво, чúчу-ј, адúнјо гă-устăвúл нă-пăто, а нă пóгулéмјо му-пăднáло нóго грéх, сéтне утú-шăл, óн гă-зимáл, си-рéкăл: "Дéк сúте, дéк нáште дéца ќ-ýмрăт и-óна нéк ýмре". И сă-зăминáли нă-вáки. Стрýма сă-гă минувáли, нóго тишкутúј сă-имáли. Сéтне сă-јăвúла нéка: бóлис, испáнска бóлис, ги-зăтрупувáли уф-нéкоо вáр, ги-фăркáли уф-нéкуј дýпки* [ПК,2(Ним–275)] – автентични кажувања на информаторот Милан Гогов роден во с. Ниманци, Кукушко, за голготата низ која поминале Македонците летото 1913 г., кога грчката солдатеска со оган и меч ги принудила да ги напуштат родните огништа; исто: **тăнга ми паднá** ~ *тăнга ми ị паднáлу за тéба* [ПсС(З),67]; **гу-пăднáл мăка** (= почнал да завидува) ~ *имáло двýјца брáте, а нóго ýбуво пуминувáле. Дóбро-ама ѓáвуло ги-видéл óти нóго ýбуво пумúнувăт и-едúн дрýк сă-рáнăт... И-тăкá ѓáвуло гу-пăднáл мăка óти тóлку áрно дă-пумúнăт* [ПД,165]; **му паднало криво** (= се нашол повреден, омаловажен) ~ *на дедо Госпуд криво му падна и тоги праклăна: "Уд сега и дејна и ноќа да работиш, и ка ќи дуработиш па пуд мишка рабутенто да си гу земиш"* [ТГ,365]; ~ *кога пуминуве дистина дена, некуј чувек па му веле: "А, утре ки дојме уф тебе на ракија, утре е Св. Јуван!" – А кога му дујдел уште един Св. Јуван увчарут му паднало криво и гу пите попут: "Ама, попе, уште колку Свити Јувановци има?"* [ТГ,26]; ~ *она тргнала сусе јарци, сусе кози да оде на јазлăк, да летуве уф планина. Идеќи пу пăтут сè си пракажувала: "Трш, јаре в планина! – Серем се Сечку на брадина!" – Сечко ки чујуве, му паднало криво, па си утиде пра Баба марта и фати да и са моле да му пузаиме три дни да владеје* [ТГ,13]; со исто значење: **му паднá тéшку** ~ *кá флéгал цáрот да убúди сфадбáрите, а видé тáму идéн човéк*

*шо не́ бе́ши примине́т да ли́чи за сфа́дба. Да му ве́ли на не́гу: Прија́тил, ка́к си дуј́де́ ту́ка, шо нема́л си ру́ба за сфа́дба? Па о́н му падна́ те́шку. То́га риче́ ца́рот на измитчи́ити: Вр̥зајти на во́а* [MV(K),270] – мешање на заменските форми за прав и неправ предмет е позната работа во македонските дијалекти, но овде, во југоисточниот дел, во нерегуларностите е вклучен и номинативот, што претставува повисока форма во нивелирање на падежните остатоци кај заменките: **па о́н му падна́ те́шку** (м. 'нему му падна тешко'); **му падна лошо** (= му се слоши, изгуби свест) – на тримерциите, тие што три дена гладуваат за време на **Велики пости,** им купуваат лимони но само да ги мирисат – **да им не падне лошо уд глади** [ТГ,14] – посебност во врска со збороредот: глаголот и заменската форма се одделени со негацијата *(да им не падне лошо)* ; **мӑнгла па́дна** (= згусната водена береа, магла, се спушти близу до земјата) [ПсС(З),68]; **па́дна нӑ ло́шјут пӑт** (= се упропасти) [ДК,106]; **му падна́ уф гӑрдите** (= го прегрна) ~ *о́шти дале́ку биде́ки о́н, гу виде́ та́тко му, и му прижал'а́, и тӑрча́ да му падна́ уф гӑрдити, му гушна́ да му бацу́ваши* [MV(K),281] – во текстот среќаваме две посебности: прво зборформата **биде́ки** ја зачувала својата глаголност: **дале́ку биде́ки** (= кога беше далеку) и второ: кратката зам. форма за датив **му** се јавува во функција на акузатив: *му гушна́ да му бацу́ваши* (наместо 'го гушна и го бацуваше'); **падна на ногите му** (= клекна) ~ *му ве́ли: "а́ди сега́, и́ди си па́к да́ отво́риш магази́ите, да си гле́даш рабо́тата здра́ва и да не́ ве́лиш о́шти едно́ч, ча саде́ на тво́јта кӑшта е Бог!" Тога́с и то́ј гу позна́ и падна́ на́ но́гите му да гу про́сти* [V,PM,153]; со исто значење: **му падна́ на коле́ната** ~ *Как му фӑрл'а́ле, затфори́ле но́го ри́би уф гри́пут, ду́ри ки си ски́ниши. И а вика́ле на друга́рите шо би́ле уф дру́ѓут ка́икут, да до́јдат да и пума́гат... Ка виде́ Си́мон Пе́трос, му падна́ на коле́ната Ис...-ова* [MV-(K),272]; **падна вогин от небету** (= удри гром) ~ *ету и едни кирации проминаха приз таму и вел'аха: "ама чиница олан таја нива!" И тој кату чу, рече да са похвали и му вели: "моја е таја чиница!" И ошти речта не доречи, падна вогин от небету и са запали чиницата, фати да гори* [V,PM,86]; **му падна́ стра́х** (= се исплаши) ~ *риче́: А фе́ндо, ти пузнаја́х на те́б шо си иде́н скри́вин чове́к, жни́иш де́ка не́ си сиа́л, и избиру́аш де́ка не́ си дава́л; и му* (ми?) *падна́ стра́х, да ути́дох, гу скри́х тво́јто карагро́ш уф зе́мнјата* [MV(K)271]; ~ *му ве́ли: Ста́ни си, зе́ми си̂ де́тито и Ма́јка му, и о́ди си на зе́мн'а Израи́лцка. И он стана́л, си а зе́л де́тито и Ма́јка му, и си дуј́де́ на зе́мнја Израи́лцка. Ка сӑ научи́ па́ шо цару́ва А... на Јуде́а, му падна́ стра́х та́му да си о́ди* [MV(K),306]; ~ *ре́кр̥л: Афе́ндо, а́ко си ти, по́вели да до́јдам кӑт те́п ја́с пу во́дата. Он му ре́кр̥л: Ела. И слизе́ уф ка́икут Пе́трос, си газа́ уф во́дата, да си о́ди кӑд Исус. Ни́ли бе́ши ве́тр̥р си́лин, му падна́ стра́х* [MV(K),267] – предлогот **уф** многу често се јавува наместо 'на' (и обратно), освен тоа, во контекстот, се јавува со значење на 'од': **и слизе́ уф ка́икут Пе́трос** (= се симна од каикот Петрос); дека не се работи за превид наоѓаме потврда во друг пример

од истиот текст: **и испадна́ уф не́гу лошутйата** (наместо 'од него'); за ова в. во граматичкиот дел; **на две дни отгори падна** (= за кратко време тешко се поболи) ~ *тогас познал, ча беши неговата жена нивјаста. И заедноч стана куумџиата и отиде на пашата да гу здигни, ама напразно му беши хожданиту: најди таму зид... Така куумџиата от јад, от кахăр, на две-дни отгори падна, разбол'а си и умрја. Дјатету га зема жената и си седна аф куумџиовата кăшта* [V,PM,70]; **падна́ на арамиити** (= се најде во рацете на разбојници) ~ *ре́кạл на не́гу: На́, да гу гле́даш. Ко́ј се́ја ут ви́и три́ти ве́лиш ти, да би́ди кумши́а на то́ чове́к шо падна́ на арами́ити? Он му ре́кạл: То́ шо прави́ добро́ту на не́гу* [MV(K),277].

**пạднýвạ** impf 1. 'се руши', **в. паѓа** ~ *е-пạ, твá-е, вúкạ, мнóгу прóстạ рạботạ. Квá ќи-ýмри женáтạ, пóлạ свéт пạднýвạ зạ-мạжó. Или мạжó квạ-ќи-ýмри зạ-женáтạ. А-ọсóбенọ зạ-мạжó женáтạ, óти мạжó, не-мóжи дạ-се-испéри и-тạкá си-и-принạдáрино* [ЛС(К),120]; **2.** 'ја губи борбата' ~ *бéгọ шọ-бúл тýкạ, глéдạ, кạýрọ пó сúлạн. Амạ гọ-и-срáх чọв'áко. "Нéмọј дạ-ми-ọбóриш, óти ýтре нáли..." Тýрчино се-зạкáн'ạл... И сéạ глéдạ бéго, хм, хм, нé-му-ујдисýвạ рạбóтạтạ. И-вúкạ: "Тýк úмạ н'áштọ". Кóлку сăт, двá сé-бóрạт, нúкọј не-пạднýвạ* [ЛС(К),122].

**паднăн** adj 'наместен, ставен' ~ *двете деца на човекут си спале заедно. По-големјут станувал порано. Коа да виде, пăрвната ѕаcтра, от как јале кукошката, един алтăн паднăн до главата на брат мо* [V,PM,274]; в. **пăднáт.**

**па́ѓа*** (и: **па́ж'да,** односно **па́жќе)** impf 1. 'се изместува од повисоко на пониско место, по законот на земјината тежа' ~ *и ќи-зе́ла сто́мните, ќи-зăминáла зă-Ћучýро. Еди́н-пăт, гăстрите́ла не́каа же́на, сă-викáла Го́рска сăмуди́ва. И ре́кла: "Мо́мичко, дáј-ми дă-пи́јнам во́да". Тáа мо́мичка и́- пудáла сто́мнăта дă-сă-нăпи́е. "Блăгусло́вна да-си, кá ќи-прăгуво́риш, кá ќи-с-јо́диш до́ма, злáто и стре́бро уд-ýстта да-ти-пáѓе"* [ПК,2(Крец– 301)]; ~ *удо́л џ'ами́јата имáш'и иди́н сарáфин, пáж'да на врắх сарáфину и гу уклавáва* [MS,t,56]; ~ *"да јáхна ко́н'у, да по́ја на дрýги силá, да м'áтам пари́ на зим'áта, да вил'áт л'уд'е́ту ут Го́спут' пари́ пáж'дат"* [MS,t,20]; ~ *дујде́ло вре́ме – руди́ла. Лижáќи мáјка му, о́н, о́ште кá пáжќе ут мáјкă му и ри́пке низ удáата, ско́ке – пи́те: вýјко де́к-е* [ИГ,110]; ~ *море лудо, море младо, аџамија,[ нит уд Бога, лудо младо, мома пажќе,[ нит уд земја, лудо младо, мома никне,[ туку сум ти, лудо, уд мајка рудена* [ТГ,96]; **1.а.** – **(си)** ~ *и такá му згур'áва крило́ту на ко́н'у, устáнува сăс инó кри́лу ко́н'у и фáш'та да си пáж'да на зим'áта* [MS,t,23]; **2.** 'припаѓа, следува' ~ *ричé Го́спот на вáа прикáзна: Иде́н човéк имáл двé сино́ви. И му ричé по́млáдјот на тáтко му: Тáтко дáј ми мо́јото де́л шо ми пáги ут имáњото. И он му раздили́ на ни́х имáнјото* [MV(K),281]; ~ *уд него се повелјат селта шо са ут солунцкјут јукумат и са пагјат утăда уд Вардар* [ME(P),72]; ~ *ут негу имăт дел сăтă села шо имăт мегјă су негу, и спрути селту уф чиј синур сă пагјă* [ME(P),80]; ~ *Одăт, о́дăт пу-пăтут и си-збуруýвăт накóј пáјѓа вá се́га, чýнки ќи-пáдне*

*на идéн уд-ни́х. Гулéмиăт: "Jáс акуне-бéк ни́шту нă-мóжиктe да-нăпрáвите". Дрýjќăт:"Тăкá...", нáчи* (значи) *пувăрзáни би́ле* [БМ(В),196]; **3.** 'се наоѓа' ~ *селту Илиџиjву шо пагjă узгорă ут друмут носă вăрдарџки пăртал* [МЕ(Р),81]; **4.** 'уназадува' ~ *су секуа менă нă субăштă и селту или паѓă или сă кревă* [МЕ(Р),90]; **5.** 'станува немоќен, умира' ~ *сă напи́ва тój и сă фармакóсува; и пáжда* [MS,t,61]; **6.** 'губи во игра' ~ *Дéтто сă пучуди́л... си рéкло нą ýмут: стój дą пáднум и jác еднăш, дą ви́дум, шó ќи-прáве вóа тáтко. Кą пáжѓе дéтто óдма пувéл'а ут цáрут дą гу вăрзąт дéтто* [ИГ,114].

**пазáр** m **1.** 'одреден простор каде што се продава зеленчук, овошје и сл., односно каде што се врши размена на стоки'; има и: **ajвáн пазáр** 'место каде што се продаваат животни' [ПД(Фур)]; ~ *магáр'ąту да гу закáраш' на пазáр'у да гу прудад'éми* [MS,t,55]; ~ *му звáж'да прăстин'ут и ранч'и́цит'ą: "н'ăса у тójта ж'éна?" тóс му вили́ : "на пазáрут' прудáват млóгу такфăс"* [MS,t,71]; ~ *синóт му, што и би́л млóгу хáрин, милости́ф и прáв човéк, кладé тил'áл да ви́ка по пазáрите: "нá кóгу и́ма тáтко му да дáва пет пáри, да дójди сjáкоj да си ги зéми!"* [V,PM,-108]; ~ *вójден и́ма ниша́ни дéка сéлто би́ло у-пóле, тáка шу-и́ма ни́шта шó сă-ви́кăт:* **Ши́шива Чéшма, Чити́ри Пăти́шта, Мăрни́ца, Тăргувýшче,** *бизбéли тáму сă-прáвело ни́куj пáзăр* [ДК,154]; **2.** 'плоштад, центар на градот (каде што има продавници)' ~ *и л'у са ожениха, тjанака имаши от хако и по на двеста гроша, му а даде на негу, и тоjнака, кату излези на пазарjут и чул да продават едни ниви, и тоj нака ги купи сос ониа двеста гроша за женинот кăсмет* [V,PM,86]; ~ *"с'ă за ти дáм пари́ да пóш' на пазáр'у да кýпиш' иди́н дугáн'"* [MS,t,27]; ~ *она си купила риба ми jангула,[ риба ми jангула и зелен ми бардак,[ и зелен ми бардак и пара jотрова,[ она си е дошла уд нова пазара* [ТГ,99]; ~ *испаднá нóгу рáну да фáти аргáти ѓундулукчи́и за лóзиту. И са пазарисá су аргати́ти на дéнут пу двé грóши, и а пушти́л на ни́х на лóзиту. Па на три́ти саáта испаднá, а видé дрýзи шо сéдиа на пазáрут аjл'áк* [MV(K)-,315]; **3.** 'договор' ~ *пазарот ни беше три лири и лира му даде Петри пишин* [МС(В),77]; ~ *хóџата тогá ки нájди еди́н човéк сос пари, ки гу чи́ни пазáр еднá вéчер да гу ожéни сос онájа женá, вáса нóшт на мрачи́ло да сá* [V,PM,11]; 4. 'денот кога има пазар' ~ *ýтре· еį пазáр (сăбута, уф Струмица еį пазáр)* [ПК(АЌ)]; **5. Пазар** 'име на населба во Еницевардарско' ~ *му прават меѓа на полjто ут ветăрут ăj иден град ут турцко време, а то jе Пазар* [МЕ(Р),69]; **6.** изр.: **гу-прáвиj пăзăр** (= дадов пари за нешто, го купив) ~ *ájде нáпкум. Гу-устăви́ дéjту, гу-нąси́ нăнáка, já и нéкуи и-купи́ли, дéца. Мувúка дéjту: Аj бéгаj, бил'á ќи-кýпиш... – Хá, ричé, já гу-прăви́j пăзăр, ричé* [ВЕв(Кор),304]; **сă-бéре пăзáро** (= се организира, се одржува) ~ *Мурáрци пá христиjáнско сéло би́ше и Алéксуво, тăкá пуд-нáс уд-до- лу, а ни́а би́ме уф-стриди́пăк. Штéмница би́ше нáштo сéло, тáм сă-бéрше и пăзáро уф-питóк* [ВК(Пат),288]; **ус-дéца нă-пąзăр ни́м бди** (= децата не треба да бидат

включени во сериозни работи) ~ *ка́ сӑ гу-изрижа́ли ло́јсто ва́дин! Ни́што гро́зде ќи-не́ма. – Е, ус-де́ца нӑ-пазар не́ сӑ-о́де от ќи-т направат бил'а́* [ПК,2(205)].

**Пазар Пӑт** top. 'пат низ кој минувале пазарџиите' (Џума Махала, Валовишко) – образец позајмен од тур. јазик во кој именката се јавува како атрибут на др. именка, впрочем од истава регија е запишан и примерот: *Пазар Јоли*, наспрема *Пазарски Пӑт* [ЈИ,Ми...,168].

**пазарејнин*** m 'жител на градот Пазар, Енице-Вардар, [МЕ(Р),174].

**пазарениц*** m 'жител на Пазар', в. пазарејнин* ~ *на во извор пӑтниците пазарејна и силјајнто ут друјзте села на окулу гу велјат "Бајната"* [МЕ(Р),69].

**пазари** pf и impf 1. 'договори да купи **(односно продаде)** некоја работа' ~ *ста́на утúди на гурбе́т (киш'унитја́) и та́м паза́ри* [MS,t,18]; ~ *тогас царјувата мома го и пратила сос други траговци на еднн панаир, му даде хазна пари, што ки му текни веки да пазари, да земи за да добии. Сакаши да му види умот, дали вреднова за неа* [V,PM,190]; ~ *аз ги пазари́х дӑрвата и ти сја́а ним сӑ-бӑ́рки* [ПК(Грам)]; ~ *ко́га сӑ-пӑзӑ́риле и му-ӑ-да́шӑл мӑла́чкӑта, Мустӑфа́ му-ре́кӑл: "Аирли́а не́ка-ти-е, но́гу дӑ-ти-жи́ве, а́ма и́мӑј нӑ-па́мет: мӑла́чкӑта ти-ӑ-пруда́ду, ӑ пле́мнӑта, а́мбӑру и Ими́н не́-ти-пруда́ду"* [ДК,154]; 2.'договори со некого за да изврши одредена работа (за пари)' ~ *сӑка́ле измика́р о́ни. Во́ па́ла рӑбо́та. Му-ве́л'ӑт: "Са́кӑш кӑј-на́с дӑ-до́јш измика́р?" Де́тто му-ве́ле: "Ја́с рӑбо́та па́лӑм". – "А рно, е́лӑј! Ќи-сӑ-пӑза́риме. Ко́лку па́ри са́кӑш нӑ-гуди́нта?"* [ДК,127]; ~ *оти́де покра́ј море́ту, најде́ еди́н гимиџиа, гу пазари за да гу зака́ра на една́ касаба́ кату на Шам* [V,PM,8]; ~ *и та́м пазари́ да му сто́ри на ца́р'у иди́н куна́јќ* [MS,s,81]; 3. – **(сӑ)** ~ *и то́ј ги з'е́ва пари́т'а и трӑ́гнува, ути́ва, нахо́ж'да иди́н да́скал ху́бав и са паза́р'ӑт да гу науч'и́ да п'ӑ́ј* [MS,t,26]; ~ *то́ј гу зема́ и оти́де аф море́ту, најде́ геми́а, си пазари сос гимиџи́ата* [V,PM,23].

**паза́рин*** adj 'кога за нешто е направен договор за продажба' ~ *дојде́ ре́д, са́ка да и́ди на хаџила́к, ве́ли на жена́та му: "же́ну, сѐ на́ чифу́тинот да ги да́ваш ја́иците, ги и́мами паза́рени по сто́ гро́ша едно́то и да ги хра́ниш деца́та ха́рно!"* [VP,M129]– присуство на гл. конструкција *има (нема) + гл. придавка* и тоа во првичната варијанта кога придавката се сложува по род и број со предметот: **ја́иците, ги и́мами паза́рени по сто́ гро́ша.**

**пазариса*** pf, 'уговори цена за извршена работа', в. **пазари** ~ *напкун вӑрваха на пӑтот три мангусарки, и јаз пасах овците на полето и ги викнах и ги пазарисах да ми требат зӑбито* [МС(В),76]; ~ *он па гувори́, да ричé на иде́н ут ни́х: Прија́тил, не́ ти се́чам а́кут, не ти пазариса́х пу две́ гро́шови? Зе́ми си тво́јто а́кут, и о́ди си* [MV(K)315] – во извадокот, во функција на вокатив се јавува номинативната форма: **пријатил, не́ ти се́чам а́кут;** ~ *Небе́синта царшти́на умнја́са су чуве́к иде́н стопа́н, што испадна́ но́гу ра́ну да фа́ти арга́ти ѓундулукчи́и за ло́зиту. И са пазариса́ су аргати́ти на де́нут пу*

*две́ гро́ши* [MV(K),315] – во контекстот е регистрирана проширената употреба на множинската наставка **-и** кај еднослложни именки: **са пазари́са̏ су аргати́ти... пу две́ гро́ши.**

**пазарисӯва** impf 'тргува', в. **пазариса** [BV,128].

**паза́риште*** n 'место каде што се продаваат различни работи, но основно за исхрана', в. **паза́р** ~ *ету еди́н де́н излезе́ ра́но от ка̏штата му... промина́ приз паза́риштето* [V,PM,17]; ~ *ее-е, са̏-сика́вум, ка́ не́ са̏-сика́вум, кут сја́а ме́-ј: уфпито́к са̏ба́јлинта, вӯјко пригна́ ва̏ло́јфто, удде́ на̏-миси́ркӑта. Шо́ бре́ та́м на̏ па̏за̏ри́штто са̏-на̏па̏лни́ло чуве́ци? Кукуше́не си́чките избига́ли* [ПК,2(247-248)];~ *кату чу така Мајдон, отиде на пазариштету, купи свингер и отиде аф протудракувата тавлахана, му здигна на кон'ут ногите, му тури свингерут, гу вјахна* [V,PM,74].

**пазарла̏к*** m 1.'работи купени од пазар, односно од дуќан' ~ *остретна́х ка̏д до́дне, са̏-ва̏ри́нише, но́шише па̣за̣рла̏ци* [ПК(Мут)]; 2. 'договор' (во овој случај не е купопродажба) ~ *Кулуф стре́кса, и чини́ха пазарла̏к; и тaка́ гу зема́, гу закара́ аф ба́н'ата* [VP,M,11]; ~ *зашто́ приста̏пкаш за́конот спра̏ти пазарла̏кот, што чини́?"* [VP,M,12]; ~ *пак лудојут отиде на гранчаровото село, промина приз гранчаровата порта; изл'ази гранчаровата мајка, му вели: "дека хождаш?" И тој ја вели: "касмет сакам". Фатиха тамо, пазарлик чиниха, са глави* [V,PM-230]; ~ *та́мо те́раши ка̏сме́т тaка́ пожале́н сиромáх и си најда́ та́мо е́ди́н бога́т чове́к; на́ не́гу са цени́, биз да чи́ни не́кој пазарла̏к. Ѓимиџи́ата се́тни са ва̏рна́ па́к насат* [VP,M,108]; ~ *тогас тој му и рекла на них: "јазе ја скокнувам, ама сакам па̏рво сос царјут да чинам здрав и јак пазарлик сос писмо и сос мјухјурја"* [V,PM,185]; ~ *и гу зака́раха у ција́р'у думá и сто́р'а̣ха пазарла̏к у нид'а̏л'а за са̏ винч'а́јат* [MS,t,28]; — кога ќе се приближи *Ѓурѓодин* почнуваат да се договараат кој со кого ќе **крдари** (заедничко чување на овците од повеќе сточари). Тогаш се гледаат сметките колку е потрошено за сено, за крма, го поделуваат тоа *на глава пу колку ќе дојде,* и кога сè ќе средат пристапуваат кон **пазарлук** [ТГ,377]; 3. изр.: **чини́ха (сто́риха) пазарла̏к** 'се договориле за купување-продавање' ~ *кога влезоха во магазиата, видоха, што н'ашто му требуваши, тамо имјало; фатиха, пазарлук чиниха за некој педесет хил'ади гроша* [VP-M,177]; ~ *ути́ди на тас ма́ндра за да в'е́ни ж'и́вини, сто́риха пазарла̏к* [MS,t,16]; и: **пра́ват па̏за̏рла̏к** ~ *ка́ра̏т-гу на̏-па̏за́ро. Са̏бе́рат та́м си́те и ара́пино та́ма̣. Па̏за̏рла̏к пра́ват, ба́ба̏та не́јќе до̣ да́де угла́мнико, а ара́пино гле́де до̣-фа́те угла́мнико. На̏пра̏ви́ли па̏за̏рла̏к* [ПК,2(Ним–270)]; ~ *гу пра́в'ат пазарла̏ку три́ста драхми́* [MS,t,55]; ~ *и́де па̏јто́нут на̣ ме́стто, за̣пи́ре, гуле́мцут гу пра̏ви́ка̏ве ура́чут: "ќи-м-гу да́јш то́а де́тто на̣ ме́не. Ко́лко пари са́киш ќи-ти да́дум". Напра́ва̏ва̏т па̏за̏рла̏кут* [ИГ,111].

**па̏зва*** f 1.'местото кај градите, накај мишката' ~ *тојнака, как га зема грошовету, га тури аф пазвата му*

*и трӑгнал да иди по пубратимиму му* [VP,M,33]; ~ *ела ми ела, пусестримо![ деј, гиди, ветка пусестримо,[ да ми седниш ду меника,[ ду меника ле ду кулено,[ да распетлиш де ред пител'ки,[ да ми бркниш де уф та пазва* [ТГ,95]; ~ *де́ка оти́ваши сѐ вел'аши: "и́мам на главáта ми, áма не́мам на пáзвата ми"* [VP,M,13]; ~ *Кустадине, мили сино! Мајка ка ки те забраве! Много ми си малечук сино. Не си, сино јоште сам за пӑт да јодиш! Кој ки ми те гледе, који ки ми те чуве? Мајка да знајше, Кустадине, уф пазви ки ти скријше. Уд неја не та удделувише, Кустадине!* [ТГ,263]; и: **пазфа*** ~ *извади́ от па́зфата му еди́н гро́ш, му дадé на рибáринат, га зёма ри́бата, кини́са да га закáра на домá му* [VP,M,17]; односно **пазуха** ~ *"Маријче, тенко, високо,[ немој ми врвиш низ двори,[ ним ми раздигај јадови,[ јадови моји дертови,[ чунки са малце мојите,[ а што да правум и сус твоји?" – "Хеј, море, лудо и младо,[ тури ги в десна пазуха"* [ТГ,100]; ~ *млáдо̨, млáдо̨, гиди ро́сно̨ злáто̨,[ ги́ди ро́сно̨ злáто̨, прӑ́вно̨ л'у́бо̨![ на̨ рӑ́нка̨ му ле́гна̨ шипе́рница,[ уф па̨зу́ха̨ му бӑ́ркна̨ кáт ф ко̨при́на̨,[ дӑхо́ му мири́са̨ на̨ рáн бӑ́л бо̨сил'áк* [ПсС(З),72]; **2.** 'гради' ~ *зáгӑрни си-ј-пáзвите;* ~ *зи́мно вре́ме синóсум уф-пáзвите јáрина (вӑ́лна) да-не́-ме́-ј студе́но* [ПК,2(83)]; **3.** изр.: **уф-па́звӑта дӑ́-т сӑ́-вӑ́рне** (= вид блага клетва): ~ *кле́твите шо́-ј ка̨жувáла не́каа же́на, тáа дру́ккта не́јќе да̨-ј кажу́ве, зӑто́о ви́ке: уф-пáзвӑта дӑ́-т сӑ́-вӑ́рне;* **уф-па́зва зми́а не́ чу́вум** (= не сакам пријателство со човек што мисли зло да ми направи) [ПК,2(208)].

**пазвичка** f, dem. од **пазва** ~ *Бог да јобије, мамо, терзијчето,[ аман, аман, мила мале, комшијчето![ што ми скроји, мале, јелеченце,[ што ного ме стеге чак јод мишки,[ аман, мила мале, до пазвички* [ТГ,-39].

**па́зи** impf 'чува' ~ *а пеликáно̨ и́ма̨ на̨прáвено̨ седе́ло̨ и ми пáзи, на̨мо́јта̨ кӑ́шта̨ и́ма̨ седе́ло̨, ви́ка̨, и о́н га̨-леку́ва̨х. Викне́јте-го̨ до́кто̨ро̨, то́ј ветеринáрнио̨. Викне́јте-го̨, ќе-ви-кáжи кáк е-би́ло* [ЛС-(К),129] – употреба на номинативна наместо формата за директен предмет: **и о́н га̨-леку́ва̨х** м. 'и него го лекувах'.

**п'а̑̆ј** (и: **пее**) impf 1.'чита' ~ *му вили́: "на т'е́с пари́ да по́ш' да на́јдиш' иди́н ху́баф дáскал да са науч'и́ш' да п'ӑ́ш'!" ... нахо́ж'да иди́н дáскал ху́бав и са пазáр'ӑт да гу науч'и́ да п'ӑ́ј* [MS,t,26]; ~ *и му писáл Пилáто и пи́сму навра̨з глáвата уф крӑ́стот; да пи́смоту ве́лиши: Исус Х..., Ца́р Јуде́јцко. На вá пи́смо но́гу Чифу́ти а пијáле, о́ти ме́стуто шу гу крӑсти́ле на Исус бе́ши бли́зу ду грáт* [MV(K),293]; ~ *имало трујца братја: Предлозан, Димитре и Ристо, са главиле на един човек: Алате. Алате гу пуштил Предлозан да носе една книга на жента мо. Одешчими са по пӑтут, а утвурил книгата, а пиал. Внӑтре писало...* [V,PM,272]; ~ *да в'е́ниш' кни́гата, на скумин'о́ вáса но́ш' да с'а̨ди́ш' ... да п'ӑ́ш'* [MS,t,-31]; – во настојувањето да ги убедат селаните да не држат *служба* (како српско верско обележје), бугарските намесници (споед Тановиќ) зборувале: *"На, гледиш архимандрит! Вадан утре владика ки са чине, нема ни една книга што неје а пијал, ама ето служба не држе. Зашто? Оти*

*не чине, оти не је будала. Да е арно и он ки а држише"* [ТГ,215]; ~ *ина́ фо́тугра́фија, ја з'е́ва ... ја уп'ӑ̑ва удуза́т' пи́сано́ту и гл'е́да, п'ӑ̑ј* [MS,-t,9]; ~ *от пет или шест години сетни нузи дете сакаши царјут да гу научи да пеи книга, ама са чудиши, как да стори, ка некој учител кабул не гу чиниши, зашто учителите ги беши страх от таков дете змиа* [V,PM,276]; ~ *и ут идна-две гудини дӑ нӑвакӑ сӑ пувелјӑт ут Екзӑрхијӑта и пејӑт нӑ сколјоту и нӑ цӑрквӑтӑ бугарцки* [ME(P),80]; ~ *га гл'е́нда, д'ӑ̑т'ӓнту и з'е́лу идна́ кни́га на ранка́та, п'ӑ̑ј* [MS,t,81]; **2.** 'артикулира мелодија, најчесто пропратена со текст – пее' ~ *и тој седна́ на еди́н крај, ча мо́мите при еди́н хаву́з едни пе́сни пе́иха, дру́ги сви́рка сви́рјаха* [V,PM,9]; ~ *пиле пее пу турски дуќајне,[ с уста пеје, с грло збор чинуве: "Не ми е жал, кузум братко Ристо,[ не ми е жал от ти мен ме лажа, тук ми е жал оти не ми кажа,[ тук ме лажа ду девит години"* [ТГ,199]; ~ *Сраулица фати да пеи една песна, малци речовита, ама много гласовита* [MC(B),96]; ~ *амӑ па биле Гӑрци, оти пијале нӑ цӑрквата и нӑ скӑлјоту гӑрцки* [ME(P),83]; и: **по́и:** ~ *и то́јнака вјахна́ на́ бӑ̑рза ко́н'а, оти́де на́ Чинги́-дилибе́ини дво́рове, фати соломони́ка да по́и... и то́ј ги закара́ на́ се́стра му, фати́ха та́мо да и́грат: едни сви́реха сви́рки, дру́ги му́зики, и едни́ игра́јаха* [V,PM,142] – уште еден случај на изразување на директниот објект со предлогот **на: то́ј ги закара́ на́ се́стра му;** за ова поопширно во граматичкиот дел; **3.** 'учи' ~ *детету кату пејал некои две месици, извади га првата книга и сака друга; дојде дома плаче* [V,PM,38]; ~ *а́рноӑма не́чурбӑцијӑта, сӑ̑те де́ца не́-ј устӑви́л дӑ-рӑбо́тӑт кӑто-чифчи́ј, ту́ку не́куи уд-ни́х и-пушчи́л дӑ-пе́јӑт зӑ-дӑ-зӑфа́тӑт не́куја у́ка. Пуне́куја гуди́на ӑдно́ у́д-де́цта, шо́-ј-ма́ше прӑте́но нӑ-пеја́не, си вӑрна́л уд-скол'о́то* [BC(Кал)292]; **4.** 'пишува' ~ *удгор'а рӑнц'ӑ̑т'а има́ш'и идна́ кни́га, п'ӑ̑јаш'и на́ кни́гата: "ч'ити-ри́јси д'е́н'а, ч'итири́јси в'е́ч'еро́ви да п'ӑ̑ш', хич' да ни спи́ш' да така́ да ста́нам"* [MSt,53]; **5.** 'зборува' ~ *он толку гудини ка ки дојше летото ми пеише: ами јас коа ки си ом дома* [ME(P),68]; ~ *му вили́ на ца́р'у: "то́с киманици'и́ја заш'то́ ни п'ӑ̑і̯?"* (тој фактички се правел нем) [MS,t,30]; **6.** 'кога свештеникот (в црква, училиште или дома) низ пеење кажува молитва или друг текст' ~ *и стануват, си хождат на јунакова кашта, пак седнуват, јадат, пијат, ахенг чинат, дур да усумни. На понидјалн'ак рано викат попот, му пеі̯ водосвјатение, за да си чисти каштата* [V,PM,247]; ~ *пусна жената му на владиката да гу викни да пеи некоја молитва на детету* [V,PM,-40]; ~ *"ама́н, у́тра ко́гу за по́ј да пӑ̑ј на ч'е́ркфата?"* [MSt,68] – има употреба на ген.-акуз. форма **ко́гу** наместо номинативната 'кој': **у́тра ко́гу за по́ј да пӑ̑ј; 7.** изр.: **пее мулитва** 'кога попот се моли над тешко болен човек', сепак народот обично се осланува на судбината: **ако има век; ако е дадено; ако има дни; не-је уф наши рӑци** итн. [ТГ,284]; **пеје симијна** – денот пред да се почне со есенската сеидба на жито (се вика *семе ваѓајне* или *семе искарувајне*) свештеникот ги обиколува куќите да *свете вода* и да чита молитва над

житото што ќе се сее, и тоа се вика: **пеје самијна** [ТГ,331].

**паида** f 'направа за ловење птици', со **паидата** се лови зимно време; кога се лови се покрива со ситна земја, а одозгора останува да се гледа само зрното, птицата кога ќе го клукне зрното, тетивата (се прави од овчји црева) – механизмот се ослободува, и птицата останува заробена [ТГ,389]; во Кукушко го запишавме следново објаснување: '*пăйта а-прáвме сáми. Ќи-зéмиш áдно дăрво куту* **купáнка** (= коритце) и **тéќува** (тетива ?), *ќи-нăпрáвиш две крăснáти, тéќуфте ќи-ј-óпниш, кá ќи-зăвлéчиш тúа крăснáтте сáми ќи-пл'ýснат, тóги сă-фáштат пúлците. Пăйта а-курдúсувиш нă-ѓýбăрто, ус-н'áа фáштат пúлци пу двóриштта зúмно врéме* [ПК,2(93)]; во Солунско: **пахúда 1.** 'фак, стапица за глувци, односно за птици' [Сухо], **2.** во Висока [Солунско]: ~ *за пилч'ắ* **пахúда,** *за мăш'ка* **капáн** [MS,s,78].

**пáјанц'úна** f 'мрежата што ја прави пајакот за да фаќа мушички и сл.' [MS,s,78]; и: **пạенцúна** ~ *пáенку плитé пạенцúна* [ПсС(З),66].

**пáјанк** m, zool. Tegenaria domestica 'мало животинче кое по ќошињата плете мрежи за да фаќа мушички и сл.' [MS,s,78]; и: **пáенк** ~ *пáенку плитé пạенцúна*; сп. клетва: **пáенк дạ тạ зạвúј** (= да завршиш како мушичката што ќе ја фати пајакот во мрежата) [ПсС(З),66].

**пајдóсе*** pf 'заврши нешто, во случајот крај на свирките, односно на веселбата' ~ *нúе, нáмта, шó прạвúне – си-игрáја, си-свирéја ду идну-врéме. Ричéја виќе – пáјдус. Ду-дéситте сáтут свирéја и чýнки ќи-ј-пајдóсăт свúркте* [БМ(Цр),206].

**пáјдус** m 'крај, завршеток (обично на некоја веселба)' ~ *нúе, нáмта, шó прạвúне – си-игрáја, си-свирéја ду-идну-врéме. Ричéја виќе – пáјдус. Ду-дéситте сáтут свирéја и чýнки ќи-ј-пајдóсăт свúркте* [БМ(Цр),206]; ~ *на-шéс сáато пáјдус кажá гáздата; рáно пајдусáме вáадин* [ПК,2(83)].

**Пајик** top. 'име на планина во југоисточна Македонија' ~ *на ветăрут* (= северна страна) *и на зајди-слăнца са пулја ут селто Пајик планина* **[МЕ(Р),70].**

**пак** adv 'повторно, одново' ~ *идúн д'éн' ги затфóри мéчката пак такá сăс кáмин'у, амá д'ắт'ạту стáна кувитлúја, гу пắхна кáмину* [MS,t,-16]; ~ *утринáта пáк бабата гу примений сос жéнски дрéхи и гу извадú вăнка от пóртата* [VP,M,9]; ~ *му вели на кучицата: "ади, кучицıа, направи кучиата, да идими пак на бан'ата"* [VP,M,56]; ~ *за усăмни, за стáни да сă мýј, за пúја кафé, за ид'é л'ắп и за пóј пáк на враш'úлуту* [MS,t,67]; ~ *с'ắ јаз за т'ạ кýп'ạ пáк амá т'ạ ни пýш'там в'éјки... гу гл'éда н'éгувóту магáр'ạ пáк тáм* [MS,t,55]; ~ *н'ắ закáраха дур у Сулýн на тýмбата, там н'ắ пúсаха пак аш'ќéр'ạ* [MS,-t,2]; ~ *гу клáват Ќел'éш'у пóфтур да прумúне; прумúна пáк ут пóртата, пáк н'éгу гу удрúва инá јáблăкă* [MSt,34]; ~ *"нá-ти двáјсти лúрă, за пóш' пáк на кафинéту, ут-вéч'ăра, кугá затáра"* [MS,t,83]; ~ *"ти кугá úш'тиш' да сă уж'éниш', úма тóлку цáрцка д'ắцạ да стáниш' пáк царúца"* [MS,t,84].

**пак** conj: **а.** 'бидејќи, ама' ~ *вéли на дрýгите: "... тóј и нáс ки ни изјáди". Пак тој познáваши, штó*

*врéвеха, фатú да вúка: "скóру јадéни, ча óгладн'áх!"*; [V,PM,24]; *б.* 'и' ~ *са почýди сáмо на скалата што и вúдел ... пáк кога́ отúде гóри на одайте, си загуби умот* [VPM,13]; ~ *отúде при ца́рјувите конáки, викнá: "о смóкви, о!". Пáк изл'áзи цáр'увата мóма, му вели: "кóлку га дáваш смóквите?"* [V,PM,29] – во контекстот кратката заменка за директен објект **га (ја)** од 'таа' во едн. се јавува наместо множинската форма 'ги': **кóлку га дáваш смóквите?; в.** 'сепак' ~ *му велú: "а бре́ глéдаш ли тúа двандјсите дéлви, штото са пăлни сос алтăни, и пáк не кăјдúсах да дáм едúн грóш за онáја рúба"* [VP,M,17].

**пак** part **a.** за повикување: **пактú** – во минатото жената така се обраќала до својот сопруг; сп. **мáри**; *б.* за засилување ~ *он пак а риче: "халал да му е на тој јунак, што цалова белото ти лице"* [МС(В),96] – во контекстот имаме уште еден случај на нерегуларна употреба на кратките заменски форми: формата за директен објект **(ј)а** од 'таа' во служба на индиректен: **он пак а риче.**

**пáкус** m(f) 'несреќа, штета' ~ *Тýрците нóго пакус прăвúą, запалúą сéлта, зăпăлúą нóго нăрóт, нóго нăрóт измрé тугáј. Вујчúна кá зéе дă-фăркăт, дă-пýкąт, сă-пулупú, умрé нă-мéсттo, умрé éште* [ВК(Шт),288]; ~ *Сă-збурúли Тýрчино и дéлт Гóце. Нă-мужéл Тýрчино до-пувлáде нă-дéлт Гóце. Дéлт–Гóце о-пувлăдúл нéго. Музéл нóжо, гу-зăклáл, г-устăвúл лишáно врăз нéго, си-бигáл пу Ѓóл'о, пу-Арџáнскоо Ѓóл'. И нúшто пáкус нé стăнáло уф-сéлто, óти излизéл прáв дéут Гóце* [ПК2(Крец–311)].

**паксимáт** m 'препечен леб, приготвен за да се користи повеќе време' ~ *"Нéмам господúне, ниту л'áп, ниту пáра скаршéна". Тогáс гимиџúата извадú две-трú óки паксимáт, му дадé и си отúде нéтри нá Цариграт. Сас óновá паксимáт живýваши млóгу врéме и пúташи тýка-тáму, да нáјди нéкои кăсмéт* [VP,M,151].

**пала** impf **1.** 'бара' ~ *му вели: "нели прати ти една книга на твојта л'уба да пала една мома на Танковата ишкија и да е прилика на неја?"* [МС(В),94]; ~ *напкун ка руча, кинисал да пала Шамлијско делијче, напкун сă-стретаха на морската порта* [МС(В),98]; ~ *тăрча и кажа на селото: "го отипаха на Трајко!" Напкун стана селото, сите тăрчаха, там ми палаха нокáта* [МС(В),75]; **и: пáле** ~ *óде дéк сă брáла вóјскăта. Оде прáво прă цáрут, кóјн сáке. Му рéкле: "Кóј ќи гу удбéриш – тóа". Оде, пáле, гу нăјдýве нéгувут кóјн* [ИГ,115]; ~ *чујаме да он има ... една арна трандафилова китка. Нија пак имаме един арин каранфил, па дујдеме да са пугодме! Домаќинот им одговара: "Таја куќа што а палте, вaja е. Дилми сте фрлиле толко мирак на мој трандафил... нек сте живи вија – ќи ви гу дадум!"* [ТГ,162] – во текстот имаме употреба на сврзникот да со декларативно-интенсионално значење: **чујаме да он има** (во литературниот израз овде би се употребил сврзникот **дека, оти**); ~ *един ден са субрале сите жита, са фал'аа сите заедно, и да не са они трабувише сăт свет корајне да јаде... првно зафати чиница(та) – кара башак – да са фале, вил'аќи: "Мене сите ма палат. Ма јаде и крал' и сирумах... и кога са рожѓат*

*трабувум, и кога умират – па трабувум!"* [ТГ-342]; ~ *чорбаџијке млада, ти моја агинке,[ уф книга ми пише мома да не земам:[ јазе да си палам млада ми дувица,[ млада ми дувица сус ного прикија* [ТГ157]; **2.** 'прашува' ~ *зą-ќој па́ла* (= за кого прашува) [ПК,2(83)].

**па́ла** f 'она што му се става на коњот на грбот кога се јава, пр. дебела тканина' [MS,s,78].

**палав'а́та** f 'будалаштина, немирно, бујно однесување во младоста' (сп. **палаф)** ~ *"за ка́ж'иш' заш'то́, ш'то́ ти т'е́кна?!" "на мо́ју дилили́к (палав'а́та) удго́р'ą иди́н ч'ув'ӑк зако́лих"* [MS,t,18].

**паламáрка** f 'вид направа од парче даска што жетварот ја држи в рака, на трите прсти, кога жние за да не се пресече' ~ *за ве́зма аргáтиту и стрӑпуве́ту и паламáрка и за ж'е́нат* [MS,t,66]; во Кукушко запишавме: 1. *та́-ј шти́чка, и́ма три́ ду́пки дӑ-си-кла́јш прӑстто. Ус-н'а́а сӑ-жни́е, ка́ ќифа́тиш, о́на, адна́ рӑкӑве́тка це́л пуло́к пра́ве. Уф-на́што до́л, ни́а сѐ ус-пӑлма́рки жни́јӑхме;* **2.** fig. 'голема рака' ~ *ти́ пӑ шо́ и́миш а́дна рӑка, це́ла пӑлма́рка* [ПК,2(94)].

**паламида**, f, **1.** zool. Palamys sarda 'вид морска риба од родот на скушите' – во минатото кога немало граница, во буриња, заедно со сардели и лакерди, ги носеле од Солун во Дојран, Гевгелија. Денеска се користат дојранските риби (ги има со **благо** месо: **мрена, кострак, сом, крап, белувица, клен**, во другата група со **л'уто месо** спаѓаат: **црвеноперка, платица,** слична е на **црвеноперката,** само е поголема, **турна, јангула)** [ТГ,391].

**пąлąми́да** f, bot. Cirsium ~ 'диво едногодишно растение, *бо́цкӑт ли́стӑта ма́лце нӑ врӑ́о, гӑ и́ма уф ни́ските ме́ста, ме́тӑр и пул мо́ж дӑ пура́сне, цве́то нӑ мо́жум дӑ ви гу убја́снум, а́ли го́ре мо́ж дӑ да́де пло́т куту ги́нгӑр, куту то́пче'* [ПД(122)] – во извадокот го среќаваме (повторно) присуството на адверсативниот сврзник *али:* **цве́то нӑ мо́жум дӑ ви гу убја́снум, а́ли го́ре мо́ж дӑ да́де пло́т**; за ова поопширно во граматичкиот дел; од Кукушко: ~ *та́-ј тре́ва, гӑ-и́ма низ ни́фте. Она-ј кут ги́нѓӑр, нӑ-вӑро да́ве цӑф кут то́пкички си́ни* [ПК,2(94)].

**Паланга** top. 'ниви меѓу Хоџово и Вранково' (Валовишко) – од тур. *palanka* 'укрепено место, оградено со ров' [ЈИ, Ми...,169].

**пала́нѕа** f 'рачна вага, долу има сад во кој се става она што треба да се измери' [MS,t,78]; во Кукушко запишавме: ~ *та́-ј, шо́ те́гл'ат ус-н'а́а нӑ-пӑза́ро. Она-ј ус-два́ та́са. Не́куј гą-ви́кат тирзи́а* [ПК,2(94)].

**палари́ја** f 'вид капа, шешир' [BV,123].

**пала́т'** m 'висока убава зграда – дворец' ~ *з'е́ва иди́н пӑт', ч'ув'ӑк ш'ту ни стӑпна, ути́ват, ути́ват, ути́ват .... на́ж'дат иди́н пала́т'* [MS,t,52]... *хо́диш'и, хо́диш'и, ч'итири́јси ска́ли ути́ва е́м на го́рнију пала́т'* [MS,t,53]; ~ *фа́ти сто́ри идна́ гул'а́ма кӑш'та: пала́т'* [MS,t,86]; ~ *ути́ди на пала́т'ут и гу пӑта мума́та: "ш'о́ сто́ри?"* [MS,t,,82]; ~ *ви́кнува иди́н зӑби́тин ут пала́т'ут и му вили́: "на́-ти пе́т' ли́рӑ"* [MS,t,82]; и: **палата** ~ *и-ло́вӑт. Та́ткуто ќ-о́де, де́тто ќи-пруда́ва ри́би. Нӑпӑлну́ва то́рбӑта ри́би, о́де крӑс-кра́лџкӑта пӑла́та* [ДК,128]; ~ *стӑну́ве де́т-*

*то, óде. Уддéл, тýка шéти, ф-то· грáт пúти, пóнăтăкá шéти, пúти и о-нăјдéл Лóндун. Нăјдéл Лóндун и са·-питáл дéка-ј цáрскăта пăлáта* [ПД,148]; ~ *му вéле пéтјут* (погрешно пишува: 'ṇа-пéтјут'): *"Јáс мóжăм дạ-нạпрáвăм една палáта кáква сáкăм, су-тóлкăву прọзóрче, су-тóлкăва дýпка"* [БМ(В),195].

**пáлаф** adj 'немирен, безумен' [MS,t,78]; ~ *фáти да брḳа пу дулáн'ạ, пу ќуш'áнт'а, пу партáла, стáна алúс пáлаф* [MS,t,11]; сп. **палав'áта**

**Палахан** top. 'ниви и ливади' (Кăрчово, Валовишко) – според Ј.-Иванов се работи за композитум од грч. παλαιός 'стар, веток' и тур. hane (= стар ан) [ЈИ,Ми...169].

**пáле** impf 'лути' ~ *пипéро нóго пáле; мă-пáл'ат óчте уд-кăдéжут* [ПК,-2(83)].

**пален** m 'кога говорителот не сака да го употреби зборот *ѓавол* тогаш го заменува со *пален*', сп. религиозен ритуал: штом жената – породилка ќе сети *да ја фашќат бол'ки* тогаш куќата се окадува со темјан, жената и целата куќа ќе се попрска со *света водица*, со намера да се набрка од домот оној *пален'ут* [ТГ,105] – во контекстот имаме употреба на интенсионалниот, декларативен сврзник **да**, наместо дека: ќе сети *да ја фашќат*.

**пален** adj 'проклет' ~ *áма бидéјќи и пóпут бúл нéпеан, пă-зăтó и óн му-ј-нусúл нă-дéјто дă-му-пéј. Дéјто и нă пóпут му прăвéл ќéфут и кáто нă-пóп су-óбще пóгулéм ифтибáр му-кăжувáл зă-сè шọ-писáл у-тá· пăлéна кнúга* [ВЕв(Кал),292].

**пáли** impf **1.**'запалува нешто, прави да гори' ~ *бáба гу-пáле óгино* [ПК,-2(83)]; ~ *тој, кату отиде малко нетри на дупката, беши нашел една стара баба, палила една хурна да пече л'ап* [VP,M,221]; ~ *му вел'ат: "варај јуначе, как си дошел тука? не ти е страх от ламјата? Ча мајка и по-нагори ја не виде, дека палиши хурната, за тебе жив да ти испечи"* [V,PM,220]; **2.** 'вжештува' ~ *тугáс ж'инáта пáли иднó ж'éл'ạзу* [MS,t,78]; **3.** – **(са)** ~ *порăнчеа, л'áп да мјáси, да гу пéчи, ама да é ниту печéну, ниту непечéну... змејут каза на неја: "Как ки мјасиш, да кладеш подницата да са пали, и да гу покриеш л'апот от гори ки са печи, от дол ки е непечену!"* [V,PM,132].

**паливóт** m **1.**'стар, изнемоштен вол' ~ *чинúха двáта збóр, пăрво да дел'áт олóвиту и крáвите... кóј добúтук ке да флéзи аф нóвијут ихăр, да é на барлúвоју сúн, кóј ке да флéзи áф вéткио ихăр, да é на умовúтију сúн. Ги удрúха добúциту, фатúха да флéват нá вéткио ихăр, зaштó тáмо бéха наýчени, нáј-пóсле едúн паливóт, при нóвију ихăр* [V,PM,124]; ~ *тóјнака му речé: "да ми дáиш, цáрју, четирúјси товáра прóсу ú едúн стáр óл!" Цáрјут му дадé четирúјси товáра прóсу и едúн стáр паливóт* [V,PM,121]; ~ *Тóо буцнáл кóјно, пá н-áјн пăрч сă-кăчúла бáбăта. Дујдéл ду-áдна рéка, кóјно пумнáл рéкта, пăрчо н'а·-пумúнуве. Бáбăта устáнăве. Удéјќи пу-пăто éдни чувéци зă-ку-л'áли адúн пăл'вóт, адúн вóл* [ПК,2-(Мор–230)]; **2.** fig. 'стар човек' ~ *у-у, тóо стáр пăл'ăвóт éнус ќи-сă-жинýве* [ПК,2(94)].

**пáличник** m 'железен дел од ралото, се става напред за да ја сече (разрива) земјата' ~ *цăлезн'о· дéл шо гă сéче зéмăта, уд гóре пă úма ýшо, тó· а прăвăрнуве зéмăта* [ПД(121)]; и: **пáлишник** – вечерта спроти *Бужиќ* многу малку се спие – толку *колко*

*да му падне да са прачесте.* Наутро рано се станува, обично прв ќе се крене домаќинот и ќе го истави од *пизул'ут* (дел од огништето) *палишникут* на кој бил наденат *каракон-цулут* (колач), *палишникут* ќе го однесе надвор, а *караконџулут* ќе го намести во *лајчарникут* (= преградка во која се чуваат лажиците и ножевите), каде што ќе остане до идниот *Бужиќ*. Овој колач подоцна се употребува како лек [ТГ,85]; ~ *мури, стáни, лýдо, стани, млáдо, на нúва да јóдиш [ мури не си слéпа, не си нéма оти палúшник нéмам* [МЕ(Р),98]; во Солунско Малецки запишал: **пáлч'аник** [MS,t,79].

**палтó** n 'горна, штофена облека' ~ *"за ми ги дад'éш' палтó, пантанóл, илéјќу, ш'ич'кит'ą рýби за ми ги дад'éш' да такá за ти кáж'а!"* [MS,t,41]; ~ *óна, дур-д-óдăт рибáрте д-и-прудáт рúбите, иднá пу иднá и-спуштýва пу-пăтот. Сéа зéвăт рибáрте, óше нéвлизéни у-врáтта, му-вéл'ăт нă жéјнте: "Бýнди ви-нóсиме. Фăрлите у-фýрнăта пáлтта! Нóви нóсиме". Тúа си-и-изгурýвăт пáлтта* [ДК,118]; ~ *да ти ш'ту стăпна дóл на двóру дúрата за устáни да пу дúрата за т'ą фáт'ат; и катрáн'у сă нал'ąпú на ранкáв'у на палтóту* [MSt,22]; ~ *невéстąта ќе-се-премéне сос џýбе – като-вúја длăгите пáлтофџи тýа што нóсąт у-вáс; ќе-се-премéни со-фустáн и кошýл'а* [ВЕв(Бар)] – интересна множинска форма: **пáлтофџи,** со наставката *-овци*, што обично оди со роднинските имиња од м. род, наместо наставката *-а* со која прават множина именките од ср. род: **палта.**

**палхир** m 'прозорец' (сп. **парадир** 'таен влез, окно' – ?) ~ *навечерóт нај-гул'áмата сéстра сиднá узат у-палхúрăт да-брáни. Около полýнош а-фатú др'ăмка ц засапá. Али Гóспот дадé, да-онó вéчăр ни-дојдóха хармúјто* [ВЛ(Аj),338] – уште еден случај на употреба на адверсативниот сврзник **али** (од Лагадинско, Видоески, 1999): **али Гóспот дадé, да-онó вéчăр ни-дојдóха;** ~ *óна зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхúрăт да чéка. Тóкмо у-полýнош палхúрăт фатú да-трóпка, и мóмата дигнá јатагáнăт и застанá прáфцом* [ВЛ(Аj),338].

**памбук** m, bot. Gossypium 'индустриско растение – памук' [BV,123]; в. **памуклија.**

**пáмит** (и: **памет**) m **1.** 'разум' ~ *áма тúја дéцата и-зéл рúбăрут. Нéмăл дéца óн, сáмо сọ-жéна-му бúле. И кóга ги-зéл тúја дичúјната ут-иднó мéсиц пáмет имáле за-питнáјс гудúни* [ВЕв(Кр)]; **2.** 'совет' ~ *карај ме, мамо, јучај ме,[ как да ја земам Лил'ана,[ Лил'ана једна на мајка,[ Лил'ана алтăн дивојка! – Карам те, сино, јучам те,[ мајчина јука не фашкиш,[ мајкина памет не слушиш,[ слези се доло јов јудајче,[ земај си алтăн јотвурче* [ТГ,211] – случај на употреба на именка како атрибут на друга именка (според турски образец): *алтăн јотвурче* место 'алтăнско (златно) јотвурче'; **3. изр.: тóлку му стигáла пáмиту** (= се кажува за некој што постапува неразумно) ~ *вáа му-óде нă стáпу. Зил'áва жéна-е. Стáни, бре, стáп! Стáни, óди бре истéрăј крáвите! А бре, стáни нăрáни кукóшките, бре! А бре, стáни смéти! Стáни нăпрáј рýчук! Тó си стóе. Стáпу знáе? А ма зил'áва, тóлку му-стигáла пáмиту* [ДК,124]; **нé-ј тăмáм ни нă-пáмито**

(= се кажува за некој што нема нормално однесување) ~ *гу-нăпăдúх нă-нéго. И óн питýве пу-нéкуј рăбóти, áма óн бил нéшто..., глéм óти нé-ј тăмáм ни нă-пáмито. Гу-нăпăдúх, вúкум: "Ај ój-си нă-нáки, тú нé ми трéбиш"* [ПК,2-(Грам–239)]; **úмăј нă пáмет** (= внимавај на тоа, запамети го) ~ *Мустăфá му-рéкăл: "Аирлúа нéка ти-е, нóгу дă-ти-жúве, áма úмăј нă-пáмет: мăлáчкăта ти-ă-прудáду, ă плéмнăта, áмбăру и Имúн нé-ти-прудáду"* [ДК,154]; **кóј ти гу дáде вó пáмет** (= кој те посоветува) ~ *му-вéле: "А бе, дéте, зáшто тú нé пúтăш: вá жéнта зăшó вăрзáна-е?". – "Јáс, му-вéле, нă-чýжџа рăбóта нé-сă мéшăм, нé-ми трéбăт тúа рăбóти нă-мéне" – "Ама кóј ти-гу-дáде вó пáмет нă-тéбе?"* [ДК,127]; **за памет** 'нешто необично, што остава впечаток' ~ *тоги Април му риче: "Ки ти чинум един дослук, ке ти дадум едно ново семе от жито да го сеиш, да да чиниш ного жито". Му даде просино семе; ка го сеа офчарут, са чини едно просо за памет* [V,PM,294]; **си-клăдéк на-пáмитут** (= си помислив) ~ *ми ричé: "Ојте нạ-стó мéтри!" – пá, тáм úмише един-дăп. Су-удéјнту нạ-шéс мéтра ќи-на-клáвăт нạ-нишáн. Ама-јáс шó си-клăдéк нạ-пáмитут, си-вéл'ăм ам' аку-прудăлжăт сус-нáс дạ-úдăт тúе му-са-фăлбạзáни, а аку-зạстáнăт тáм ни-ј-упáсна рăбóтта* [БМ(В),192].

**пáмитин*** adj 'умен, тој што расудува добро' ~ *кáк не-излéвạт пилúнạ ọтвáрени јáјџạ, тạкá н'áмạ дạ-нúкни и мóјтạ чинúџạ. Шó ќи-ги-сăдити чọв'áџити. Не-мóж дạ-ги-сăдạт. И зạвạрш́ сăдо. Имáлọ и тугáј пáметни чọв'áџи* [ЛС(К),124]; ~ *"Ут-сéга нă-тáм, та ки-те-рăбóтта, низдвóро, рăчé, сè ти ки-вáриш кавéта". И дéтто, пáмăтно: "Ајде, рăчéл, дă-нóсум". Чукнýве пá нă-врáтта и вúке уд-нăтре цáрицта: "Ајде". Флăзéл дéтто, пудáве кавéто и гуклáва тáм нă-мáста* [ПД,145]; ~ *тóо си-ј-ráне, пурăснáли гулèми тúă. Стăнáли акăллúи, пáмитни. А пă тáа сéстра-му зал'убúла-се сăснéкуј Арáпин. Ама тúă кучúнта нă-Арáпино ќо-изéт* [ПК,2(Мор-228)]; ~ *Ус-тáтку-му сă-пазáрăт: кóлко сáкиш, тóлко. "Нá-т тóлко". Гу-зúме дéтто óн, дéтто му-вéле: "Еј, ут-тéп пóучин нúм зúми". "Мóлчи бе, рéкăл тóо англúјскоо тăргóвиц, ти кá-ќ-си-áрин, кá-ќ-си-тăкóв пáмитин нéшто, нé-т-јскăрвáли тýк нă-чáршúта дă-тă-прудáват"* [ПК,2(Ним–271)].

**пампóр*** и: **пáмпур** m **1.** 'направа за превоз на патници и сл., што се движи по вода, брод' (сп. **воднјут пампур**) ~ *с'éстрит'ăму д'éн' и н'éса óш'ти ж'úви сă б'áли, сă сл'áвали утпрăт' пампóру и ги сă пúтали капитáниту* [MSt,61]; ~ *Тó нéмјут пpáве тáму идну-нúшту – пéт стутúни дă-јáдăт и дă-пúјăт; пéт стутúни дýши и дă-спúјат, ама нé пругувурýва. Му-вéле крáлцкăта ќéрка нă-тó: "Јáс мóра дă-гу-нáјăм. Дă-ми-дáш мурнáри и пáмпур, ќ-óăм ќи-гу-пáлăм"* [ДК,129]; ~ *зан'éсуха варéлит'ạ у пампóр'ут, трăгна за у Америкú* [MS,t,86]; ~ *и пóпиту там хазăр' , ги винч'áха и пампóру хазăр' б'ăш'и* [MS,t,13]; ~ *"алáто, рăчéл, áк сáкиш пá ки-тó вăрнум, и рăбутнúците пá ки-тú вăрнум, áма пăмпóро, вéле, мúсл'ум нă-мéне пóклун дă-ми-гу-дáјш, зăтó шо-ти-изл'ăкувáх дéтто, а-тú тóлко дóктуре си-искул'áл зăрди нéго"*

[ПД,149]; ~ *сă-стури́ле су-ни. Сă-рăзмиши́ле та́му. Пуши́ле му́зикăта и ти́а, диме́к, но́гу а́рна му́зика има́ле. – "Дă до́јдите!, му-ре́кле, дă-ви́јте шо́ му́зика и́мме и шо́ јăде́јне у-па́мпурут. Па́мпурут у-мо́рто* [ДК,131]; **2.** 'превозно средство што се движи по шини' (сп. **карапампур**) ~ *еминки втасиме на Одеса (зајднăш ут карапампур да флезиме право) – изливајне ут пампурут и уливајне уф воднјут пампур* [МЕ(Р),68]; ~ *"Е-шо́ тăка́?" – "Ми-бижа́нци сме-ни́ă, нă-адни́ тăрго́фци кăра́ме сто́ка, зă-па́ри. Не́ ни-сă-пла́шите нă-пăмпу́ро, тăка́ ки-с-о́јме пе́ш"* [ПД(172)]; сп. **макина** [ПД-(129)].

**пампри́ца*** f 'дел од воденицата, парче железо углавено во горниот камен, тоа го врти каменот – прплица' ~ *иди́н и би́л вудинч'а́рин и уч'е́л иди́н ч'ифч'и́ја тамо́кул вудини́цата, му ја уткра́ва пампри́цата* [MS,t,43].

**памуклија** adj 'нешто (пр. облека) што е ватирано со памук, памучен'; сп. – *русалијата* е вака облечен: на нозете има *пинци, чурапе* или *убијала*, кои што добро ќе му ги чуваат нозете да не му се *подбијат* од играње; потоа има *бели зиври* (тесни бели панталони, припиени до месото), над кои се спушта (од половината до колената) фустан со густи бори од *бочници* (парчиња од кои е сошиен фустанот), преку половината има **појас**, потоа **памуклија дулама** и одозгора **џамадан** или **купаран** [ТГ,224]; в. **памучин**.

**памучин*** adj 'нешто направено од памук' – кога младата невеста ја дарува деверот, *пусестримите* ја пеат оваа песна: "*јубујаја ти, моме, памучни чурапе,[ јуд јунак купени, јуд девер дунсени![ јубујаја ти, моме, кундуре, папуци...[ јуд јунак купени, јуд девер дунсени"* [ТГ,179].

**панаги́р** m 'голем пазар што се одржува еднаш (или два пати) во годината, за време на некој празник, пропратен со народна веселба' ~ *мло́гу сă упла́ш'и, даш'о́ ра́нуту б'ắш'и панаги́р: ни́ту по́п, ни́ту дја́к ... ш'и́ч'ка умр'ắнта идна́ ку́па* [MS,t,70]; ~ *а о́н, сирума́, нима́ше рудни́ни д-о́де и дă му-гре́дăт у-го́сти, а и нима́ше џами́а, бắрем дă-сă-пукло́не. Ко́га и пуле́ше сил'а́јнте ка́ко сă-бе́рăт и си-о́дăт пу-го́сти, на-џắркфа и нă пăнăги́ри, но́гу ме́рăк му-устăна́ло* [ДК,153]; ~ *на Бугаричкото пăтче отидохме на панагир* [МС(В),77]; ~ *уф Стуја́кăво го́стаа, пра́ваа курба́н двăјсăт-трији́сăт ку́ќи. На пăнăѓи́р о́ат на "Пре́света"* (се мисли празникот или на црква Св. Богородица?) [ИГ,118]; и: **панаир** ~ *от гудиниту сетне за дојди един панаир, да launched речеме Богородичин ден. Тогај пак јунакот за викни роднините му. Ки си собрат десетина жени да подат на повиш, за занесат една зја папуци, скахуни, шамии два, фес, ририф, един крондир вину и един ракиа и алтуните* [V,PM,246].

**пана** f 'подолго дрво, прат на кој на едната страна има прицврстено крпа, којашто служи чистење на фурната во која се пече леб' [BV,124].

**панагон** m **1.**'кога врз добичето, освен товарот што го носи од двете страни, се додаде уште нешто одозгора врз самарот' ~ *би́л еди́н-рибắр и оти́шăл да-продáва ри́би у-една́ се́ло. И на-пăтут ка-оди́л а-на́шăл една́ леси́ца и си-а-фăрли́л нат-пăнăго́нут* [ВМ(Сар),316]; ~ *не́куј сирма́х чуве́к купи́л ри́би, ќи-ј но́се дă-ј пруда́ве пу се́лта. Пу-се́лта зăвуде́л си ко́јно, во́де си ко́јно и*

*на па̌то гле́де адна лиси́ца са̌-напра̌ви́ла у́мра̌на."И-и, еба́а, де́к умре́ла", ре́ка̌л. Фа́ште, фа̌рл'у́ва· на̌-па̌на̌го́но на̌-ко́јно* [ПК,2(225)]; ~ *то́-ј ка́ ќи-кла́јш на̌-ма̌га́рто, ка́-ј тува́рно бште тува́р,* пр. *ту̌́рј-оо де́тто да̌-се́дне на̌-па̌нго́но;* – **в среда пред свадбата** другарите на младоженецот заедно одат в планина да берат дрва за потребите на свадбата. Навечер кога се враќаат врз самарот одозгора, меѓу товарените страни ќе стават по една зелена смрекова гранка, зашто "не е убаво" кога е свадба да се носи само суво [ТГ,159]; **2.** fig. 'неочекуван психички притисок' ~ *ма́лко ми-са̌ мо́јте га̌јли́на, сја́а па̌ и ти́ ми-дујде́ на̌-па̌на̌го́н* [ПК,2(94)].

**пана́да** f 'петно, дамка'; сп. **панадли́ву ли́ци** [MS,s,79].

**панадли́ву ли́ци** 'лице покриено со (жолтеникави) дамки' [MS,s,79]; во други источни говори (пр. струмичкиот): **дамкил'а́во ли́це.**

**пангар** m 'маса в црква, близу до вратата, таму се оставаат свеќите и *нафурата* (= мали парченца леб над кои попот пеел молитва)' – првиот ден од празникот *Бужиќ,* откако попот ќе прочита: "*Днес Христос рождаетсја...*" и откако ќе заврши литургијата верниците почнуваат (прво мажите) со причесна. Прво ќе им даде попот винце со лажиче, а потоа земаат од *нафурата,* што стои (како што рековме) на *пангарот.* Оние што не се причестуваат ќе се соберат околу црквенските "двери". Попот ќе го симне *фелонот,* ќе го земе молитвеникот и за сите ќе прочита заедничка молитва за опростување на гревовите, при тоа споменувајќи им ги имињата на верниците: *раб божји Јуван, раб божји Стујан* итн. [ТГ,86]; ~ *кут са̌нда̌к-е́ј* (пангарот), *ма́са, сто́о уф-ца̌ркве̌та ду вра́тта, на̌ не́го сто́от све́ќте* [ПК,2(94)]; и: **пингар** – на *мртвин* жените си ги земаат своите *санове* (садови), во кои ги однесле литургиите, излегуваат надвор и секоја пак остава по една литургија на *пингарут* [ТГ,32].

**Па̣нда̣ли́ув** 'фам. име запишано во Кукушко' ~ *Ут-та́м се́тне, нај-де́х адни уд-Мо́крине, на̌-Па̣нда̣-ли́уф Ману́ш пра̌́ф ба̌рче́т. А на́ј-но́го ма̌-ариса́ уф-Лагади́на, не кут уф-Мура́рци. Ут-Су́хо на-ва́-ки чи́сто ма̣кидо́нцко си-гуво́рат, дур по́арно и уд на́с* [ПК,2(Крец-308)].

**Пандилимон** 'име на празник' – тоа е лесен празник, го празнуваат само жените: не перат, не месат и не се чешлаат. На *Св. Пандилимон* штрковите полетуваат на југ, терминот е многу прецизен (27 јули, ст. стил) и по тој ден не останува ниту еден штрк [ТГ,74].

**пандо́фли** (dem. **пандофлички**) pl (ед.: **пандо́фла**) **1.** 'влечки, домашни обувки со високи потпетици' [MS,s,79]; ~ *Бог да јобије, мамо, кундурџијчето![ што ми прави, мамо, пандофлички,[ што ме ного стегат, ох јоф прсти,[ ох јоф прсти, мамо, чак до пета* [ТГ,39]; **2.** fig. 'погрден израз за жена' ~ *за̌-а́дна па̌ндо́фла ма̌-на̌пра̌ви́ со́л' и во́да* [ПК,2(94)].

**па̣не́р** m 'плиток сад од плетени тенки гранки, излуштени, има 2 рачки од страна' ~ *ќи-го̣-ка̌рста̣т на̣-ца̌рква̣, ќи-до́јда̣т до́ма̣, пре́т ру́чек, до́ма̣, ка̣л'та́та̣та̣, па̣-го́сти. Ехе́, ко́лку и́ма̣ш ро́да̣, то́лку го́сти. Ка̣т-на̣-сва́дба̣. Па̣-це́л па̣не́р да́ра̣ви. Па̣-си́ти ги-изда́рихми* [ЛС(К),136].

**Панол** 'м. л. име запишано во Долновардарско' ~ *самови́лата сега́, за да са причу́и на ца́рјут, оти́де и́ му*

*вéли: "ца́рју, ти са мóл'а да ми дáдиш вáшто кúло да мéрими алтăните, што земáхми от лозјáта хáк сóс мóј брáт Панóл". И ца́рјут са почýди, от дéка тóлку áлтăни фати* [V,PM,140]; ~ *му вéли: "ца́рју, јáзе дојдóх éдúн лáф да ти кáжа, ама не знáм далú ка си погодú лáфот ми". Ца́рјут га вéли: "кáжи, Кирá Мáргу, штó сáкаш?" – "Ца́рју, твóјта мóма да га дáдиш нá мóј брáт Панóл, бúва ли, не бúва?"* [V,PM,140].

**пантанóл** m 'дел од облеката со кој се покрива долниот дел од телото, панталони' ~ *за ми ги дад'éш' палтó, пантанóл, шлéјќу, ш'úч'кит'ạ рýби за ми ги дад'éш' да такá за ти кáж'а!"* [MS,t,41].

**пантúч'ка** f 'тешкотија, мака'; односнава форма Малецки ја наведува од с. Сухо, додека во Висока заблежил: **пăнтич'ка**, секако ова е резултат на блиската зона на артикулација на неакцентираните **а** и **ă**, но поблизу до **а** и оттаму **пантúч'ка** [MS,t,79].

**панýкла** f 'некаква болест' [MS,t,79]; ~ *"да ти кажјам, кадиа афендиа: едно времја имало вăрла ч'ума и панукла, ч'укаши по селото. Та тогас татко ми и сичката тајфа и сел'ани изл'азоха на нашта нива на бижин'а и тамо отиде панукла; сичките сел'ани беха умрјали"* [V,PM,182]; во Солунско: 'некаква зараза'; Будишевска како најраширено го наведува значењето: 'болест чума' [BS,125]; во Гевгелиско називот е регистриран со подруго, веројатно вторично значење – 'навредлив збор': нечиста крпа за бришење, пачавра, вошка [ИГ,127]; слично значење регистрираме во Кукушко: ~ *шó-с сăнăтукмúла мăрú пăнýкло, сè нăгутóво чéкиш, кá сé-ј нăтукмúла алúс пăнýкла* [ПК,2(94)].

**Пануклис** top. 'рамни ниви', од диј. *панукла* 'чума – грц.' (Грачен, Зиљаховско) [ЈИ,Ми...169].

**пáнцерă** f 'железна облека што во средниот век ја носеле рицарите за заштита на градниот кош' ~ *нạ ýтрăта дéн сạбáалинта, пá сă фáшкăт, сă бóрăт ду вéчăрта. Пá нă мужéл дạ нăдвúе нú тóа, нú тóа. Тóа, рéкла, Кạрá-Циндéм е ạдна мóма – дујнá-ѓузилúјка. Нóсе бăнѕăр-кушýл'а (пáнцерă)* [ИГ,113].

**панџак** m 'горна облека за од дожд' [V,PM,376].

**п'анџ'ар** m, bot. 'вид зеленчук, со корен што се јаде – морков' [MS,s,79].

**панџурјут** m 'абажур, драперија' [V,PM,376].

**папагáлу** n, zool. Psittaci(formes) 'вид птица со многу шарени перја, донесена од тропските краишта, се чува во кафез' [MS,s,79]; М. **Малецки** во Висока (Солунско) ја запишал множинската форма **папагáлуфци**; употребата на наставката **-овци** (**-евци**), што обично оди со фамилните имиња (*Велковци, Петревци*), во односниов случај може да се објасни како "нагодување на имињата на домашните животни по образец на личните имиња", во таа смисла проф. Конески ја споменува множината **сивчевци** како синоним на 'волови' според еднината **сивче** (име на вол).

**пạпạдúа** f, bot., Anthemis nobilis [ЛС(К),-96].

**пападúјка** f, zool., Julus terrestris 'стонога' [BV,125].

**пападúјка** f, 'жена на поп', в. **пападјá** ~ *тогáс тóј земýва едúн чингéл, отúва на бунáро, фăрлú чингéл'ут и велú на пападúјката: "пападúјка, далú úмаши пóпот брáда?" – "Ам кáк,*

*бре́ си́нку, по́п бу́з бра́да бу́ва ли?". Тога́с изва́жда от буна́ро од коза́та глава́та. Пападу́јката вели́: "не́-ј та́ја гла́ва на по́пот?"* [V,PM,125] – во контекстот има 2 граматички посебности, првата се наслонува на балканската јазична алијанса: употреба на предлогот **од** со посвојно значење (како што е впрочем во западното наречје): **изва́жда от буна́ро од коза́та глава́та; втората: е** употреба на номинативната форма со значење на вокатив: **вели́ на пападѝјката: "пападѝјка, дали́ и́маши по́пот бра́да?"**

**пападја** f 'жената на попот' [MSs,79]; ~ *тогас, кату видоха попот и пападјата, ча аргиса детенто, отидоха да го бръкат; земаха и едно шише жјува вода сос них, да му са нава, ча, ако најдат детенто мартво, да го ужјувјајат* [V,PM,226]; ~ *тогас дојдоха на самовилцката река. Тамо имало млого хубаво место зелено, и легнал попот малко да поспии; пападјата седјаши тамо. Дека седјаши, дојдоха две змии, да фатиха тамо да са борјат* [V,PM,216]; ~ *попот и пападјата кату земаха писмото та видоха, ча нихното дете да и станал цар на самовилите, станаха, кинисаха да гу терат* [V,-PM,216] – во материјалот има уште една потврда за употребата на сврзникот **да** со интенсионално-декларативно значење, наместо 'дека': **видоха, ча нихното дете да и станал цар.**

**Папазќој** top. 'име на с. во Драмско' = **Попово Село** (грчко-турска комбинација) [ЈИ,Ми...170].

**папарига** f, bot. 'растение со лисја што на допир со кожата парат – коприва' ...

**Папазќупрју** top. 'дрвен мост на р. Места кај с. *Папазќој* на некогашниот пат Кавала–Драма' (= **Попов мост** – грчко-турска комбинација) [ЈИ,Ми-...170].

**папија** zool. Anas 'шатка' ~ *тука се плодат ногу лиут, така има ут пилците лиутут шо се јада: диви папиј* [ME(P),76]; во Гевгелиско **пàпѝа** [ИГ,127].

**папијна глава** f, bot., Helleborus odorus 'цвеќе со голем цвет, средишниот дел е жолт и високо поставен, жените го носат в црква' [BV,125].

**папијче*** n, zool. dem. од **папија** (Anas), се случува на кокошката кога леже врз своите јајца да и подметнат и јајца од **папија,** и ќе се изведат **папичијна,** коишто за недела, две ја напуштаат квачката [ТГ,402].

**паплама*** f, bot. 'вид покривач' ~ *заеднoч т'анака фърли ръката и́ на връх папламата, суфати кепету от негу, и така остана тојнака на мигдан* [V,PM,34]; М. Малецки во Солунско запишал: **па́плума** [MS,s,79].

**па̏пла́чка** f 'стара баба' (пејоративно) [ЛС(K),94].

**папр'ак** (и: **паприт'**) m, bot. Nephridium filix mas (Filicinae) 'вид растение, вегетира на високи, планински места – папра' [MS,s,79]; в. **папăр.**

**па́пса** (и: **папца**) pf **1.**'престане некоја активност, се смири' ~ *Па он а флéгал уф идно́ каи́к, шо бе́ши ут Си́мона, му пи́та на не́гу да гу вле́чи ма́ло ни́шт'о пу су́хуту, и засидна́, си прикажу́ваши уф каи́кут на инса́нут. Ка си папса́ вики да прикажу́ва, риче́ на Си́мона: Вле́чи гу се́ја на дăлбо́ко* [MV(K),272]; ~ *ширлаанџи́ата му дăде́ една́ пара́, и то́јнака фати́ да сви́ри. И кога́ фати́ ширлаанџи́ата да ска́ка хо́ро, ко́н'ут игра́иши, ка́мините и дăрви игра́јаха, ме́ховиту со́с ширлаа́но*

*паднáха на зéмја, са тýрна ширлаáнот кóн'ут и побéгнал. Фати ширлаанџиата да са мóли на барли́воју да пáпса* [V,PM,126] – во контекстот имаме потврда за обопштената употреба на множинската наставка **-и** и кај именките од среден род: **дắрви (кáминиту и дắрви игрáјаха)** ; ~ *станáха сички на мóлба, да са мóл'ат на Бóга... л'у фáти óн да си мóли, фуртýната пáпса, и са умирú морéту кату напрéт* [V,PM,23]; ~ *колко дăжд и дăждало, не можа да го накăсни него. Кога папса дăждот, тој си облече пак сос дрехите му, като он беши сух, а не мокар* [V,PM-200]; ~ *вели: "свирка сакаш, свирка за ти дам, ама ако можиш да ја чуваш, ча тиа свирки кога ки фати да свириш, што нешто има по земјата, или земја, или камин или добитук или човек, сичка ке да играт и, дур не пaпсаш свиринето, неште си запрат"* [V,PM,230]; **сп.** уште: **пąпсá бул'áфте** (= се смирија болките) [ПК(Грам)]; **2.** 'се измори' ~ *Гу играе куту пăртáл уф-рắџте. Гăјрéт, гăјрéт, дéтто сă усúл'ăве, Јарắм-Минăрéту пăпсýве. Сă бурúл'е óште и Јарắм Минарéто пăпсáл. "Нă мóжум, рóп сум на тéбе, ќуллé"* [ИГ,113]; ~ *Кá пуглéднуват сел'áнто: нă-мăгáрто вắлк. "Брéј, вắлк, гл'ăдáјте, вắлк, дăржáјте". Удрăт ус-стáп, ус-кáмăне, ýдрăт, гу-прăтéпăт. Избигáл пá. Избигáл ама глáдин, папцáл веќе, нă-мóш д-óде. Уддéл нă-нéкуј прúпик нéде, нă-нéкó слắнце. Прăпéчуве се ду-éдно лóзе* [ПК,2(216)]; сп. ~ *ут пýсти тит'ýн дéцта ми-папцáа* (= од работа на тутунот децата се преморија) [ПК,2(83)].

**пáпсува** (и: **пăпсýве**) impf **1.** 'се уморува' ~ *Ką фáшќăт д-сă бóрăт, Јарắм Минăрéту сă умoрúл. Гу играе куту пăртáл уф-рắџте. Гăјрéт, гăјрéт, дéтто сă усúл'ăве, Јарắм-Минăрéту пăпсýве* [ИГ113]; ~ *и гу фáтат, гу клáват хапắс и н'éгу и тóј хúч' ни пáпсува плáч'ин'éту у апсанáта* [MS-t,25]; и: **пáпсова** ~ *брé парá му дáва, брé нé знáм што му дáва, óн нé пáпсова, л'у му вéли: "дурдé нé битúсам кајдúата, не пáпсовам!" О-тáмо грăнчáринот и ширлаанџиата отúдоха на кадúата, даваџúи са чúниха* [V,PM127]; **2.** 'прекинува' – в. **папса** ~ *дрýгију мắс гу рáбутúхми, д'éсит' днú завúра пáтусу и дувúр'а (пáпсува вар'ắниту)* [MS,t,4]; ~ *и гу фáтат, гу клáват хапắс и н'éгу и тóј хúч' ни пáпсува плáч'ин'éту у апсанáта* [MS,t,25].

**папýле** n 'деденце' (sic?) ~ *иднó вр'ắми úмаши иднó папýле и иднá бáба. Папýл'то úмаши удóл у-кắштта-му иднó дуќáнче, úмаши и трú штéрки... хармúјто... фатúха кáта вéчер да јáдат и да-му-пл'áнат дуќáнăт* [ВЛ(Aj),338].

**папýци** pl 'кожени обувки, чевли' – во селата (Ник и Пат), во градот Дој: **имиńи** [ПД(118)]; ~ *такви папуци да ми направиш, што са мажат буја, уд четири митилика една кутијка, и да лăскат, сус високи тупуци* (потпетици) [ТГ,134]; ~ *малој моме дост јубава,[ пре ког легниш, пре ког станиш?[ "Пре мама легнем, пре тате станем"... малој моме, дост јубава,[ кој ти јубујве кундур папуци? – "Мама ми јубујве, тате субујве"* [ТГ,370]; ~ *утúди у касабáта да си стóри лýстру папýцит'ą* (отиде во градот да си ги исчисти кондурите) [MS,t,68]; ~ *пишúн ќи дóăт линáрќи, двăнáјсăт*

*жéни (армасáрќи) пу мăлéчќут нишáн. Дéсит дýши армạсáре; свéкурут, дéвирут, ќи дунéсăт алтăјне, пăпýџи, купрúнин кăврăк, шăмúа, кóлба, сéнка, спăлéто* [116]; ако плаче некое дете за да го смири мајка му ќẹ му зборне: "*Ја го дедо Бужиќ иде сус криво магаренце; ки ти дунесе: бобо, дулама, папуџи, фес сус пискул'. – Ако не молчиш, ка ки чује оти плаќиш, ки са нал'уте и не ти дунесуве ништо!*" [ТГ,84]; ~ *тој е бúл папучúа, карпáч, штото излéваши на чаршúата, кăрпиши папýџи* [V,PM,16]; ~ *стóр'ạха мухабéт и сл'áзи да си пóј д'ä-т'ạту, ги извáж'да папýџит'ạ ут нугáта* [MS,t,22] – обичен превид: множинската форма **папýџи** е во конгруенција со збороформата **нугáта**, којашто е во еднина. Поретко ќе ја сретнеме и еднинската форма: **папуџ** ~ *и оттам отиде на бунарот, да напуи кон'ут. В бунарот падна златнојут папуџ, нетри го оставила тамо, и пак отиде дома на јасилот* [V,-PM,206]; ~ *и рибата гу зема пак на гăрбо и гу промина оданат. И л'у дојдоха на крајта, тојнака от страх га удри рибата сос папуџут на гăрбо. Раната ониј час пукна, и уздравјала рибата* [V,PM,100]; во Речникот од Зборникот на Верковиќ: **папуџ** 'лесна обувка без петица' [V,PM,376]; од Кукушко: *пăпýџо мé-ј рăспóрин;* и: *пăпýџта мé-ј рăспóрна* [ПК,2(95)].

**папучúа** m 'мајстор што поправа чевли, кондурациja' ~ *от тáмука отúде и на óниј негоф приáтел папучúа, му дадé... штó земá на зáим му дадé и фајдáта* [V,PM,19]; ~ *тој е бúл папучúа, карпáч, штото излéваши на чаршúата, кăрпиши папýџи* [V,PM,16]; во Солунско е регистрирано: **папучúја** [BS,126]; в. **пăпучáр.**

**папучлук** m 'договор меѓу родителите на девојката и на младичот околу даровите што треба да ги приготват за свадбата' (сп. **папуџи** = кондури) ~ *тогај една нидел'а напрет папучлук за отсекат. Седнуват сички, збор чинат, секој што за му текни. Тогај за фатат збор да чинат за бракот. От јуначката страна говорјат на дивојкината страна: "е! сфато, сега што сакати, вашо милос?" И тој вели: "јазе имам ету толку деца, на сите по један чифт скорни, толку дивојки по една зја папуџи, на жена ми и на двете лел'а папуџи"* [V,PM,246].

**пạпýчки** pl, dem., в. **папуџи** ~ *дујдéла кăрăкóџулта: "Чéшăл, пéшăл дивóјко, утвóри-ми врáтта, ќи-ти-мóтум џрéвạта ут-кóл нă-кóл, ут-кăмáра на-кăмáра". Ар-áма, кýчинџто, мáчинџто и питéлчто кăжáл: "Ар-áма, кá ќи-дóјш нă-мóмăта ќи-дунéсиш спрéма, сúчко ќи-дóнџиш, ду-чурáпче, ду-пạпýчки, ду-фустáнче, ду-сúчко ќи-дóнџиш* [ПК,2(Иц-285)].

**пáпџин** adj 'многу изморен' ~ *сă-вăрнáа пáпџини, тýтким дă-сă лóзе купáли* [ПК,2(83)].

**папăр** m, bot., Nephridium filix mas 'тревно растение, без цветови и семе; го има од различни видови – папрад, папра' [ПГ(Ф)]; в: **папр'ак.**

**пара** f 1. 'монета, стоти дел од некоја парична единица' ~ *на богáтиот му си не дáваха тóлку пáри, та затовá чáкаши за да га зéми за трјси пáри рúбата* [V,PM,17] – посебност во збороредот: глаголот и заменката се разделени со негацијата (**му си не дáваха**); ~ *дéтто му вúке нạ вýјку-му, кă видéл пăјтóнут óт úде узгóре:*

*"вóа ќи мă кýпе мéне, да сáкиш нóго пáри билé (барем)"* [ИГ,111]; **2. пари́** pl 'монети, вредносни предмети од хартија или од метал' (множинската форма се употребува многу почесто отколку еднинската, освен во изразите и затоа Малецки ја третира како pl.tt.) ~ *и Настрадúн-хóџ'а з'é парú ут думá, утúди на пазáру, да си кýпи дрýгу магáр'ą* [MS,t,55]; ~ *утúвал пујнó вр'ắм'ą за да рáбути и гу стр'ắл идин харамúја на пăнт'ó и му брắкаш'и парú* [MS,t-18]; ~ *ви сă мóл'а млóгу, дад'ắти гу на м'éн'ą заш'тó јас ич' н'éмам мáлки, кóлку парú úш'тити за ви дáм!"* [MS,t,16]; ~ *тýрскăтą пąрắ ни сą кąтă тýкąшнăтą* [ПсС-(3),64]; ~ *и з'éва инá тóрба парú и трắгнува* [MS,t,9]; ~ *дéтто му вúке нą вýјку-му, кă видéл пăјтóнут óт úде узгóре: "вóа ќи мă кýпе мéне, да сáкиш нóго пáри билé (барем)"* [ИГ,111]; ~ *му нагутф'óва инá камúла, му тувáра вóда, инá камúла л'áп и инá камúла парú* [MS,t,14]; во Солунско и Кајларско како множинска е регистрирана формата **парắ(а)** : ~ *му вилú: "áку úмаш' парắ, да ти дáм мл'ắку"* [MS,t,80]; ~ *му р'éч'и на д'ắт'ąнту, кóлку парắ за úш'ти у гудúната?* [MS,t,81]; ~ *крáлцкăта ќéрка мувéле: "Дáли бúло кăсмéт рибáр су крáлцка ќéрка дă лéгне?" И дéтто ооп, му-сă-рăсипýва ќéјфут. И кắко лижáле, тáка нé мắрда. И кắди-пóл нóш шó си-имáл нúку пáра – шшшт. нă-бигáјне* [ДК,128]; ~ *"éзми си и тýс синдýч'ą, нắтр'ą ти-сă сúч'кат'ą пąрắ!"* [MS,t,84]; сп. верување: за празникот **Вудици (Богојавление)** народот мисли дека на полноќ **се** *отвараат небесата* и дека тогаш секој ќе го добие она што ќе го посака. Приказната продолжува како некој чекајќи го тој момент од возбуда се збунил и наместо да побара од Бога *кутал пари*, побарал *кутал глави* [ТГ,25]; **3.** изр.: **нă-пá·рта пýл нé сă вúке** (= за некого парите не значат ништо, т.е. троши многу пари' [ПК-,2(185)]; **прăбúјна пáра нéма** (= нема ни динар) ~ *уф-цéбо прăбúјна пáра нéмум, а сáкум ус-другáре уфкаавинéто дă-флéзум* [ПК,2(188)]; со исто значење: **нимáл скắршена пáра** ~ *идну-пắтник óдăл нă-гурбéт. Пу-пắту влéгăл у-иднăăшчúлница зă-дă-кắсне нúшчо, áма нимáл скắршена пáра* [ДК,155]; **пá·рта тéче куту вóда** (= парите многу брзо се трошат); **пáра нă-мóж дă-зăвắртум** (= имам многу трошоци, не ми останува ништо); **пéт пáри нé дáве** (= не се секира) ~ *óна сј-о-глéде кéјфо, за дéцта пéт пáри нé дáве* [ПК,2(188)]; **парú сéче** 'брзо се збогатува' ~ *нашиот базирѓанин (сака) ... тенко кату камуха, штото мăра драмови да има, млого пари да сече* [V,PM,178]; **шчó пáри врéдите!** (= колку сте силни) ~ *като ја-видéла че-úде лáмјата, зафатúла да-плáче и му-капнáла на-дéтто еднá сắлза и станáл. Дéтто је-рéкăл на-мéчката, на-вắлкăт и на-лисúцата: "А да-ве-вúдам сегá шчó пари врéдите?"* [ВС(Гр),295]; **пáри, пáри, до·-пупáрат** (блага клетва – пр.: ја кажува мајката кога синот постојано бара пари).

**пара́** conj **а.** 'отколку' ~ *"пóхýбав'ą н'éка си бúх у хапсанáта, парá сă тýк ш'ту л'éгнах на тóс ухтикáсан криват, áх, ýх!"* [MS,t42]; ~ *му р'éч'и : "н'ắј пóхýбав'ą да гу úмаш' кадúјата аратлúк парá мелезúму?"* [MS,t,56]; **б.** 'освен' ~ *"на т'éб'ą дрýга ц'изá н'éма за ти дáм парá,*

*за ти гу в'е́на ш'ѝч'куту има́ни"* [MS,t,48].

**пạра́-ба́ба** f 'мајка на баба, пребаба' [ПК,2(95)].

**паравѝди*** pf 'превиди' ~ *и јас вѝд'ạх, паравѝд'ạх и ве́л'а на ма́јка: "јас за си по́да у Сулу́н па́к!"* [MS,t,2]; ~ *вѝд'ạ паравѝд'ạ мума́та утѝди, фл'а́зи н'е́тр'ạ у буна́р'у* [MS,t,61]; ~ *падариту видоха, паравидоха, ча не излева на главица сос букосвиец, си закăлнаа за тјахна господарка: они ке да кажат на неа, ништо да не чини на авцолиа* [V,PM,55].

**парагон** m 'букет' (од цвеќе) [BV,126].

**пạра́-де́до** m 'татко на дедо' – во однос на децата од внукот ~ *а́с му-су́м пăра́-де́до нă-тѝа де́ца, ну́ци и о́на-ј пăра́-ба́ба, ут ну́к ну́к, тре́то куле́но, три по́иса* [ПК,-2(243)].

**парадѝс** m 'opp. на пекол, рај' ~ *"ш'то́ ји нузѝ та́м на стр'ằш'та?" – "но́с-и парадѝсу!"* [MSt,60]; ~ *утѝди да ти напра́ви пăнт', да ти утфо́ри и по́ртата, да по́ш' пра́в'ạ на пара́дисути* [MS,t,57]; ~ *дја́вулу идѝн д'е́н' уткра́ва ина́ ја́блăка ут пара́диса и исл'а́ва на зим'а́та* [MS,t,30].

**парадо́са** pf 'предаде' ~ *у тиме́л'у да ја фа́ти ш'ѝч'ко да битѝса, кл'у́ч'уве́ту на рăнка́та да ги парадо́са и кла́ди* [MS,t,19].

**паракав** m 'седенка; насобрани девојки навечер во некоја куќа, каде што работат, се веселат и сл.' ~ *кумшиите тогаш имали адет, л'атото клавали слама кату врашилу та запал'уваха га, паракамновали, да им свети...и момата си научила, сама хождаши на паракав сос дружиките да принде* [V,PM,205].

**паракамнова** impf 'учествува на **паракав** (= седенка – насобрани девојки навечер во некоја куќа, каде што работат, се веселат и сл.) ~ *и таја мома сос мајка и хождала ката вечер да паракамнова, да принде вăлна; и момата си научила, сама хождаши на паракав сос дружиките и да принде* [V,PM,205].

**паракинѝса*** pf 'покани' ~ *и сă наближѝле на се́лото шо сака́ле да хо́дат, па о́н си разделу́аши по́-дале́ку да си хо́ди. Да му паракинѝсаа (гу ка́ниа на не́гу), и гу ве́леа: Се́ди су на́с, е́ту замрạкна́, и пумина́ де́нут* [MV(K)334]– уште еден случај на нерегуларна употреба на заменските форми: кратката форма за прав предмет **гу**, наместо дативната 'му': **гу ка́ниа на не́гу, и гу ве́леа** (м. 'му велеа'); освен тоа предметот се јавува во придружба на предлогот **на: гу ка́ниа на не́гу.**

**параклѝс** (и: **параклѝш'**) m 'мала црквичка' [MS,s,79]; освен во Солунско називот е запишан и во Воденско [BV,126].

**Паралијката** top. 'ниви и чешма' (во околината на с. Куманич, Драмско), од дij. *паралија* 'софра', во грч. 'рамно место покрај морски брег' **[ЛИ,Ми...170]**.

**пара́кш'ину** n 'лага' ~ *Кадѝјата му вилѝ на н'е́гу "н'ằј пара́кш'ину, ш'ту ти вилѝ..."* [MS,t,57].

**паралăја** adj 'богат' (тој што има многу пари) [BV,126].

**па́рạ-ма́јкạ** f 'маштеа'; в. **пọвто́ренạ ма́јкạ** [ЛС(К),94] (в. **пạра́-де́до**).

**парама́на** f 'гувернантка, домашна помошничка' [MS,s,79]; ~ *от два месенца сетне чилиби Теодорак фати една хизмиќарка дивојка и една стара баба на дома му, да седјат с невестата му кату пара-*

*мана* [V,PM,164]; ~ *Господ му даде по едно по едно три деца. Царјут чини една кула висока сос цамови и ги затвори нетри аф кулата сос една парамана и трите деца, и ги хранииш сѐ месо без кокали* [V,P-M,50] – плеонастичка употреба на предлогот **по: му даде по едно по едно три деца,** наместо: 'едно по едно'.

**параном*** m 'прекар, презиме' ~ *сега правихме свадба нија на селото, сă жениише един, братовчед мој от стрико, дете Ѓеоргие, параномот дедо Мел'ув* [MC(B),92]; в. **пăрмóн**.

**пáрану́к** m 'превнук' ~ *уд-нýкут нýк сă-вúке пáрану́к* [ПК,2(83)].

**парапуни́сану д'ăтт'а** 'тажно, расплакано дете' [MS,s,80].

**парапу́ну** n 'жалба, тужба' ~ *стóриха дрýгит'а бакáли пáрапуну на цáру* [MS,t,28].

**парасéстра** f 'присестра, таа што не е вистинска сестра' [BV,126].

**параси́н** m 'тој што не е вистински син (во однос на еден од родителите)' [BV,126].

**параски́нка** f 'крава што се тели првпат' [ЛС(К),96].

**парасол** m 'направа со која човек се заштитува од дожд – чадор'; со исто значење и: **с'áнка** [MS,s,80].

**парáтáтко** m 'тој шо не е вистински татко, притатко' ~ *и тáтко-му (на-нéго тáтко-му сéга), нé твá пáрáтáтко, тáтко-му. Вúка:"Слушајти сúн'о, едикóјси м'áсто úма хрáна, ќи-зéмити камúлити, кóни, шо-бúло, ќи-óдити, парú éви* (= ете ви)" [ЛС(К),112]; ~ *"ут-кăде, кáко вúе знáете óти ви-и-мáјка?" – "Тáтко-ни ни-кăжýвăше, тó шó-ни-и пáрăтáтко. Он не-нáшол пу–Вáрдăр у-сăндукут"* [ВЕв-(Кр),302], в. **повтóран тáтко**.

**паратир** m 'прозорец, окно' ~ *и они калугери дојдоха на нос грат. Момата ха виде приз паратирот и му вели на нејн мăнж: "ету, глендаш тиа калугери, што шетат по тука? Наши л'уди са. Татко ми ги пусна да на терат"* [V,PM,238]; ~ *тогас тја изл'ава приз паратирот нетри на бахчата, фашта, си изважда ќуркот, гу остаја тамо, изл'ава сама на сокаќут* [V,PM,235]; ~ *царјувут син дошел от кавгата и питал за момата; му рекоха: "побегна приз паратирот на бахчата". Отиде на бахчеванџијата царјувут син, му вели: "момата от тебе ја сакам"* [V,PM,236]; и: **парафи́р'** ~ *цáрувáта мóма гу ји вúд'ал* (sic!) *ут парафúр', алá úч' му ни удрумóни* [MS,t,33]. Отсуството на конгруенција меѓу субјектот и **л**-формата, кога подметот е во ж., а прирокот во м. род (**мóма гу ји вúд'ал**), М. Малецки го третира како нејасно (запишал: sic!), бидејќи тој и други истражувачи (пр. Зб. Голомб) ги имале забележано само обратните примери, кога субјектот е во м., а л-формата во ж. род (**тој рекла**), и таквите случаи ги објаснувале како резултат на фонетски фактор (вокализација на крајниот ер), – превидот настанал бидејќи немале увид врз односнава појава во Долновардарско, којашто има пошироки размери и настанала како резултат на нефункционирањето на категоријата род во односниве говори; за ова поопширно во граматичкиот дел.

**парати́рка** f, 1. 'окно', в. **паратир; 2.** 'таен влез' ~ *и тјáнака са вăрнá, отúде нá горáта; бéши умрăкнáло. Тáмо најдé едня мрáфкана* (пишува: 'мрафка на') *дýпка; фатú, га раскопá*

*ма́лко она́ја ду́пка, пот не́а најде́ една́ паратирка; га отво́ри, влезе́ла не́три* [V,PM,132].

**Пара́шка** ж. л. име ~ *Пара́шка то́о че́ке, дă чу́у не́што и да чу́кне бăрба́но* [ПК,2(211)].

**парафтасан*** adj 'кога нешто е созреано повеќе отколку што треба, пр. ако некој плод е презрел' ~ *царјут фати, ги отсечи либиниците и трите: една беши парафтасана, втората беши токму на времето и третата приближи да фтаса* [V,PM,159].

**па́ре** impf 1.'лути' (пр. јадење во кое има *пăрăжли́ф пипе́р*) [ПД(119)]; 2. 'нешто што е вруќо исто така **паре** ' ~ *ни́м ја́ди, ма́нцата бште па́ре, пуче́ки, не́к исти́не* [ПК,2(83)]; 3. 'кога кожата ќе се надразни, ижурка од допир со коприва' – на празникот *Ѓургевдин* се врзуваат јажиња за гранките од дрвја, односно се прават лулки на кои се *л'ул'ат* младите, при тоа лулање на поголемите девојки по нозете ги удираат со коприва, *и парат* [ТГ,70]; ~ *ама́н шо́ сăиспăре́х ут-та́а купри́ифта* [ПК,-2(83)]; 4. изр. **ка́-ќ сă-ис(пу)па́риш уд-мле́кто, ќи-ду́јш и на-ма́тни́цта** (= доживеаната непријатност нè опоменува да бидеме внимателни кон сè нешто) [ПК,2(83)].

**па́ре*** impf 'распара нешто сошиено' ~ *па́рам рắмбови ут пурăмби́нуту* [ПсС(3),66].

**паре́(ј)а** m 1. 'познат, пријател' ~ *то́ј му р'е́ч'и : "јас до́јдух при ва́м да ста́ними паре́ја" ... "ти сăс на́м за ста́ниш' паре́а"* [MSt,74]; ~ *с'е́тн'а ка́к сă уж'е́ни, ути́ди на кафине́ту, сид'ắха ас паре́ата* [MS,t,70]; 2. 'група, грамада луѓе' ~ *ина́ паре́а л'у́ди* [MS,s,80].

**паре́шт*** adj 'вруќ' ~ *фати́ мома́та, на́прави една́ пи́та, тури́ и прắстино не́три, га изва́ди пи́тата от во́ги́н, га зема́ ба́бата, га закара́ на ца́рјув си́н бшти то́пла, паре́шта* [V,PM,134].

**паричка** f, 1. dem. од 'пара' ~ *кату и дал тристате гроша, останал без една паричка, рече сам на себе си: "сега да си вăрна на татку ми, он, знам харну, как ке да ми пита, што ги чиних парите?"* [V,PM,33]; ~ *трăн расте високо, има плодуве куту парички* [ПД(124)]; ~ *му ве́ли на гимициата: "ама́н, бра́те, ја́зе не́мам пари́чки да ти пла́т'а гемицилăко"* [V,PM,151]; 2. '**то́-ј мале́чко ле́пче,** *сă-ме́се нă-Бắдник ве́чăр и нă-Сви́ти-Ваши́л' – нă-су́рва. Уф-н'а́а сă-кла́ве мале́чка па́ра, па́ричка; сă-пе́че, се́тне, нă-виче́рта сă-кăрше и сă-де́ле нă-си́те. Уф-ко́ј ќи-сă-па́дне па́ричката, о́н-еј кăсметли́ита, диме́к* [ПК,2(83)] – називот се пренел на *лепчето* во кој се става *паричката;* 3. 'име на украсно, домашно цвеќе' (според формата) [ПК,2(83)].

**па́рички** pl 'лушпи' ~ *ти́а-сă ри́бини па́рички, шо́ сă-пукри́јни ри́јнте уд-го́ре ус-па́рички, па́рички. Не́куј се́ла па им-ви́кат* **стăрга́чки** [ПК,2(83)] – додаток за место без предлог: **не́куј се́ла па им-ви́кат** (м. 'во некој села...').

**парк** m 'убаво уреден простор со цвеќиња, дрвја и трева'~ *ба́пта па́ о́де. "Ца́ре, а́с па́к стро́јник су́м до́јна". "Ак-мо́јш ут-мо́јоо па́рк ду-твојо двор една зла́тна кăлдăрма́ да-нăпра́виш мо́ж да-би́де". Ба́пта зи́ме-си ста́пчито, о́де-си до́ма. А-пăрче́куве де́тто* [ПК,2(Ним–263)].

**Парликовите тумби** top. 'место со тумби (= могили) и дрвја *парлики* (= вид даб – Quercus pudescens)' [ЛИ,Ми...,170].

**парлúца*** f, zool. 'женско магаре, магарица' ~ *úди вудинч'áрину удгóр'ạ, ја-ј загубúл парлúцата* [MS,t,43].

**пармáк** m **1.** **'прст'** [V,PM,**376]; 2.** 'дрво од ограда на скали' ~ *фáт-се зă-пăрмáците, дă-нé пáдниш;* ~ *мóш' да клад'éш' ниш'áн'ă, на зим'áта пéп'ăл за настил'éш'; и на скáлата пармáку катрáн за гу намáж'иш'* [MS,t,22]; сп. **трапузáн'**; **3.** 'спица на тркало од запрежна кола'; **4.** изр. **пăрмáк удúре** *(áк-еј нéписмин чувéко)* = како замена за потпис му се зема отисок од прстот [ПК2(95)].

**пармаклăк** m 'ограда на скала', со исто значење: **трапузáн'** [MS,t,22].

**пạрнáр** m, bot. Quercus coccifera; 'зимзелено растение, го има по ридиштата, расте ниско, на ливчињата има боцки, кога гори прави: *пăр-пăр, чáтке*' [ПК,2(95)]; ~ *и óн ут-нáзут, врăтнúчки úмăт кýќите сéлцки, ут-нáзут прéку врăтнúчкăта испáјѓа, плитúна, плитинúца. Гу-рăнúја уф-нóгăта, áрно áма мăтно врéме, тимнúца, испăднá в-ăднú пăрнáре тáм. Си-избигá* [ВЕв,299]; сп. top. **Парнáр Дáг** 'планина' (Драмско) – според тур. образец: именка во служба на атрибут (*парнар* = зимзелен даб + *даг* = рид – **турц.**); од истиот тип: **Парнáр Тýмба** (Трăнка, **Валовишко**) [ЛИ,Ми...,170].

**парнаýм** m 'прекар' ~ *гу устáха д'ă-т'ạту, ш'ту му имáха крăстину идúн парнаýм Ќел'éш' ; Ќел'éш'у да ч'ýва бахч'áта* [MS,t,33]; в. **пăрмон**.

**пạрóла** f 'збор што на прв поглед упатува на нешто добро, а всушност договорена лага' ~ *тóгăј мá-јọрут:"Пýшти-ј бре, кýче крáстăву, л'ýјту..." Тóгăј му вéл'ăм јáс нạ-тó другáрин-ми: "Аjде, Гéли, пóбăрзо, чикóрте и пóнạдăлéкọ дạ-стáпнимă нé-сạ-знáе шó ќи-на-нáе удѕáдин, дạ-н-му-ј пạрóла"* [БМ(В),195].

**партал*** m **1.**'алишта, облека' ~ *фá-ш'та да бр̥ка пу партáлиту, фустáн'а трисé, там гл'éда, тук гл'éда* [MS,t,11]; сп. top.: **Партáло** (Валовишко), **Партáл Махалá** (Бутково, Валовишко) – Ј. Иванов ги изведува од **прекар** [ЛИ,Ми...,170]; **2.** 'носија, облека врзана за одредена регија' ~ *зарди шо му ј парталут на Пустулејна иден су куфалцкјут, бузечкјут, питровцкјут и на друјзте села удвăда уд Вардар* [МЕ(Р),72]; **3.** 'ствари што ги носи невестата кај младоженецот, фактички тоа се подароци (обично облека и сл.) што семејството ѝ ги дава на ќерката кога ќе се мажи' (в. **прикија**) ~ *тáм нéма кико-тýва да-óдạт л'убóвници. Ќá ќе-а-армáсạт, не-мóже скóро партáл да-му-práви: двé годúни ќе-óди армасáно, да-му-бéре, рýбички да-му-пráви, та-тóгај ќе-а-пráви свáдбạта* [ВЕв(Бар)]; **4.** 'парче од облека' ~ *На тáтку-му сă прáвиш'и, ч'ạ úди напóсл'ạт н'éгу; кугá сă убр̥на назáт' да вúди и гу гл'éда кутý партáл* [MS,t,58]; **5.** 'домашни работи, различни ткаенини' ~ *га пометоха кăштата, га испáстриха и си износúха партáлите таму* [V,PM,19]; **6.** изр.: **си-збрá пăртăл'то** (= си замина) [ПД,137]; **гу-нăпрăвúли пăртáле** (= го испотепале, го уништиле) ~ *нéкоо дрýго пă-нáшо сирáче, дéтинце, кá-избигáли нáште, сă-вăрнýве уф-Мурáрци. Пóпо д-им пугóде нă-Гăрците рéкăл: "Јá тóо сă-вăрнá, бăрке имáне". И Гăрците фáјкат*

*ус-кáмăне г-утипáли. Г-утипáли кути кýче. И тáм сј-умрéло дéтто. И óно нимáло ни мáјка ни тáтко. Гу-смăчкáли, гу-нăпрăвúли пăртáле. Тóо мј-о:-кажувá éдна жéна тáм. Вúке: "Hé-áрно нăпрăвú нáшјо пóп. Ет-тăкá и тăкá, издé адно дéте"* [ПК-2(Крец–313)].

**партáл'аст** adj 'со испокинати алишта, парталав' ~ *и пари́ нé остáнаха вéки, ниту дрéхи му остáнаха на снáгата му, такá партáл'аст останá. От-тáму најдé еди́н гимиџúа, товари́ нéшто зá Цариград, му вели́: "áмáн, господи́не, да дóјда и јáзе сóс тéбика"* [V,PM,151].

**пạртáлкọ** n 'тој што не е убаво облечен' ~ *Срạди́н Оџạ би́л мý-дạр и си́ти гọ-бăркạт. Пạртáлкọ óдạл. Кóгạ ќи-си-ọблéчи Срạдин Оџạ, као оџạ. А-квá ќи-óди пар-тáлкọ, скинáт. Мýдạр Тýрчин е-óн. Гọ-гóни Тýрцијạ, гọ-гóни Бạл-гáријạ, гọ-гóни Гăрцијạ* [ЛС(К),-121].

**пạртéнкạ** f 'волнена завивка за но-гата, се носи зимно време' [ЛС-(К),94].

**Партеное** 'м. л. име' ~ *баш на А раплија имаше едно тăрло от галичани, и там имаше братјата на владиката, што беше тога, што сă викаше Партеное* (се од-несува на Партенија Зографски) [МС(В),91] – во случајот со пред-логот **од** се изразува посвојност: **тăрло от галичани** (се работи за влијание од балканската јазична алијанса, со што југоисточните гово-ри се изделуваат од источното на-речје) .

**партимéнт** m 'спрат'; сп. **кáт, пáтума** [MS,s,80].

**паруш'ијáса (сă)** pf 'се јави' ~ *кугá дóјди дин'ó да сă паруш'ијáса на цáр'у, утúди на палáт'у да му кá-ж'и, ш'ту сă науч'ú* [MS,t,41].

**парче** (и: **парча**) n 'дел од нешто' ~ *и ă-зéвăт кăрпăта ă-утфурýвăт. Шó ќи-вúăт унăтре у-кăрпăта: идну-џáм пáрче, иднă-рăка пéсук, иднă-лузúнка пáрче, иднă-цăрна кăрпа* [ДК,134]; ~ *рéкạл на ни́х: Имати нúшто за јадéни тýка? Па óни му а дадéле на нéгу ри́ба пичéна иднó пáрча, и ут вóсук пчéла мéт* [MV(K)335]; ~ *кăжýве нạ тáтку му: "Јáс ќи гу дăржум, ти́ ел гу зáкули"* (он не знáе óти син му е *тикú). Кạ úде тáтку му ус кă-лăчкạта дạ му а сéче глá:ăвта – и вóа гу нăпрáаве нạ пăрчúјна* [ИГ,-115] – во контекстот прави впечаток линеаризацијата, имено во формите на императив кратката заменска фор-ма се јавува пред глаголот: **ти́ ел гу зáкули** м. 'ти ел зáкули го'; – за ова в. во граматичкиот дел; ~ *"тебе ак та видат,[ море врашко чедо,[ ќи та прават, џанум,[ парче пу парче,[ мрава што пуносе"* [ТГ,-102]; ~ *ах ми ти, син ти чифтели чашки,[ среќа да гу сретне, куршум да го јудре,[ сабја да гу сече парче пу парче,[ дома не си иде* [ТГ,206]; ~ *ти знам тебика кату татку и ти казах правината, и пак ти кажувам, ча петнајси парчи најдох* [V,PM,39]. Пример за множинска форма на -**и** кај именки од с.р.: **парчи** (за споменатава проширена употреба на оваа наставка в. во граматичкиот дел). Со исто значење и: **кумáт'** [MS,s,80].

**парчи́нка** f , dem. в. **парчушка** ~ *от тáмо отúде нá мердевéно, нá скá-лата. Скáлата úмаши четирúјси ба-самáци, постéлени сè сóс џóха, и óни бéха сéкаква тјурлúа; земá от ни́х по една́ парчи́нка* [V,PM,123]; ~ *тојнака отиде, зема девет олски*

*мрăша, ги враза уѕат кон'а сос девет чингел'а... ламјата фати да јаде и си закачи за деветја ú глави сос деветја чингели. Тогас излезе и Грујо Шкиндерлиа от кон'ут, извади остра сабја, га разсече парчинки-парчинки* [V,PM,78] – интересна употреба на гл. **излезе** со значење 'се симна (од коњ)': **излезе и Грујо Шкиндерлиа от кон'ут;** ваквата употреба на односниов глагол го имаме сретнато и на други места, конкретно во селата на источните падини од планината Беласица (Коњарево, Дражево).

**парчушка*** f 'дел од нешто, парче' ~ *"млогу пешман станах, што не зех алтини и сребро. Земах тасот, и, кату идех на пăнтјут, гу удрих от земјата, гу разбих..." Тогас младата самовила му вели: "Скору чеч да најдиш парчушките от тасот, да ми ги донесеш тука, оти ти не знаиш, ошти што има на тасот"* [V,PM,277].

**пáса*** f, в. **пазва** ~ *гу пúта цáр'у: "д'é-ти кóн'ч'ạту на т'éб'ạ?" "у пасáта си гу úмам"* [MS,t,37] – станува збор за влакно што го чува во пазвата и со "кое го повикува" коњчето. Во контекстот имаме аналитичко изразување на посвојноста: **кóн'ч'ạту на т'éб'ạ** наместо 'твоето коњче'.

**пасе (сă)** impf 'моментот кога кобилата се оплодува' [ПД(125].

**пасé*** impf 1.'кога животното се храни со трева' (ја кине директно од земјата) ~ *четирирјси филдиши излеват от гората, пасáт на ливадите* [V,PM,42]; ~ *гу џ'áснува мýл'ạту ут каłó тóј, гу изваж'да, гу клáва у бајúру да пасé* [MS,t,36]; ~ *изл'ази нóз д'éн' мéч'ката да пасé и гу нáјди мáлкуту там д'é плáч'иш'и* [MS,t,16]; ~ *и-óн сúлạн сúлạн се-прáј сạс-кóн'ọ. Твá квá гọ-пọдбрáл,... тóј пáднạл ọт-кóн'ọ вọ-вọдáтạ, и-вọдáтạ г-ọднéлạ. Кóн'о, кóн плúва, ọт-тáạ срáнạ изл'áгạл... А-нạ-кóн'ọ имáл ди-сáги. Тóј, пăлно злáто-сè. Зạстáнạвạ бýрạтạ и-óн си-минáвạ óт-нáạ срáнạ, и-пáси кóн'ọ* [ЛС(К),119]; **2.** 'ја чува стоката додека таа се храни со трева' ~ *нехинăтă си миловала много, пак завареницăта ненавиждала, бахтала и ја праштала да паса оловето. Един ден си носила за ручок једнă питинкă и, като пасла говедата, паднала хи* [V,PM,286]; ~ *нај-гол'áмојут на еднó село си фáти гувидáр, да пасé сéлските гувéди* [V,PM,20] – уште еден пример за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: **сéлските гувéди**; ~ *уч'éл идúн ч'ифч'úја тамóкул вудинúцата, му ја уткрáва пампрúцата, си ја клáва у турбáта и си ги пасé вóлувéту* [MS,t,43]; ~ *напкун вăрваха на пăтот три мангусарки, и јаз пасах овците на полето* [KC(B),75]; ~ *Т'éс имáха инá гăска, утúва да ги пасé* [MS,t,53]; ~ *"Јас си имах едно дете,[ он си јоде в силна војска,[ си јустави млада жена,[ млада жена јут три ми дни,[ нити жена ни дувица,[ си гу чика длăго време,[ вадан она са мăжуве,[ да не гледум, да не слушум,[ си испаднах гăски да си пасум* [TГ,335]; ~ *на тóа врéми, му са искажá Исус самосéб на ученúцити нéгуви, ка станáл ут ýмреш, и вéли на Симон Петро:... ми а милýваш пóвики ут вúи? Вéли на нéгу: Истúна, Афéндо, ти знáиш шо ти милýвам. Вéли на нéгу: Пáсај јáгнити мóј* [MV,K,338] – во контекстот имаме нов пример (ги има повеќе такви)

за проширената употреба на множинската наставка **-и** и кај именките од среден род: **пасај јагнити мој**; 3. 'кога пчелата собира цветен прав' ~ *фати детенто, му вели една прикажна на ќусету: "пубратими! татко ми едно времја беши имал педесет кошови пчели; ката ден мухате, кога хождаха да пасат, ха бројаши, и пак вечер, кога дохождаха, ха бројаши"* [V,PM,202]; 4. изр.: **бште кблко ќи-пасиш телци** (= се кажува на неразбран човек кој не се сообразува со нормите) [ПК,2-(187)].

**пасинук** m 'син што мајката го донесла од друг брак' ~ *дедо Костадин имаше един син и един пасинук – син от друг татко – и една керка* [MC(B),72].

**паска** f, в. **паса (= пазува)** [MS,s80]; ~ *му вели кадиата на троицата: "излезејти вунк, и јазе да скрием едно н'ашто, дали ки можите да познаите!" Излезоха вунк умовитните. Кадиата и зел един портокал, го и скрил на паската му, си зави харно сос авдеслăкот му. Тога а викна и троицата нетре и му вели: "е, ако можите сега да познаити, што има нетре у мојта паска"* [V,PM,181]; ~ *га гленда мајка му, што да види: јадена, манџи, штото царјут нема таквии манџи. Јадоха, пиха, и пак ја затвори, си ја кладе на паската му* [V,PM,176].

**паскисува** impf 'станува сиромав, се измачува' [BV,127].

**пасму*** n 'одредена количина преѓа што стои посебно подврзана на мотовилото, од кадешто при потреба се симнува' ~ *с'ắ иш'тими да гу уд'ăними плáтнуту, з'éвами нúтиту и грúбин'ó кóлку пасмá плáтнуту* [MS,t,7]; ~ *трú-штúри пре́плета прáвăт áдно пáсмо* [ПК,-2-(83)].

**п'ắсна*** f 'зборовно музичко дело што се исполнува било од поединец, било од група, но може да биде и само во форма на напис (со ноти или без)' ~ *и тój си битúса п'ąсн'áта и стáна да си пój* [MS,t,27]; ~ *úма Дóлнą Џумąја и-Горнą,... Долнą Џумąја, наштą, е-нą-сéдąм килąмéтрą ąт нáшто сéло. Сè свирáчи сą. Пąлąвúнтą грáт и пóвеќе са мąсąрмáни, се вúкат, кąýри цúгąни. И-сè мąкедóнцки п'áсни свúреą н-óнą вр'áме* [ЛС(К),121]; и: **песна** ~ *Сраулица фати да пеи една песна, малци речовита, ама многу гласовита* [MC(B),96]; ~ *"Ка е арно Господ нека даде!... Сус радуст темел' са удире; сус радуст да са пукрије, сус радуст оѓин да са навале! Сус радуст госте да прачеке, сус радуст госте да испрате!... Да биде плăна песни и џумбус"* [ТГ,296]; ~ *и вăлко уддéл-си глáдин. И тăкá óде пу-пăто глáдин, нáјде аднó прáсе нéгде рóфке и гуфáште. "Ќи-тă-изéдум". "Фáт-ме, вúке, з-ýхто, ќи-т-испéм адна пéсна, да сéтне мă-јáди"* [ПК,-2(224)] – во врска со линеаризацијата прави впечаток препозитивната употреба на кратката заменска форма во однос на глаголот во императив: **да сéтне мă-јáди** – поопширно за ова в. во граматичкиот дел; освен тоа забележливо е присуството на форми од перфективен презент: **óде пу-пăто глáдин, нáјде аднó прáсе;** – кога младичот ќе се ожени, или девојката ќе се омажи "*гу навѓануват брига и касавет па и оро забрауве и песни забрауве*" [ТГ,322] (зборoформата *брига* ја немаме на друго место регистрирано, место неа се употребува

турцизмот 'гајле', возможно дека Тановиќ направил превид); односно: **песма** ~ *Сички ки дојдат, за фатат да месјат колачинта, и таја, што ки мјаси, да е дева сос мајка, сос татку... онаја дивојка за надјани от зентјут фесот... за пејат песми свадбарски, прајат много колачинта шарени и един гол'ам л'ап, којто се вели* **прăмна л'ап,** *това што ки го поклонуват на нункото* [V,PM,246] – во контекстот со предлогот **од** се изразува посвојност: **за надјани от зентјут фесот** м. 'на зетот фесот' (оваа особеност, како што рековме, се третира за балканска јазична посебност).

**пáспал** m 'прав од ситно брашно нафатено по гредите на воденицата' ~ *нóшка устáнăл, áма вăлци лéво-дéсно вúјат. И дéка дă-сă-пúкне, дéка дă-сă-пúкне? Иднă-вудинúца рăшýкăна имáло и нăóжца врéме сă-пикнýва у-тá вудинúцăта. Сă-пикнýва у-вудинúцăта зăд-врáтăта уѕáди... пăтáра шу-кáра вудинúца бúла учéна нúкуј мéчка. Сéки дéн удéла пáспăл лижéла óклу кáминут* [ДК,142].

**паспатéпсува*** impf 'пребарува' ~ *д'ă-т'ату стáна питнáјси, ш'иснáјси гудúни, фатú да паспатéпсува дулáпиту* [MS,t,9].

**пáста** f 'вид колач, филован' ~ *нáјáрни пáсти прáвше Али-Кóч уф-Срýмица* [ПК,2(83)].

**пасталáсува*** impf 'дипли, калапи (тутун)' ~ *пу Димúтруф д'éн' фáш'тат мăнгли, ум'éкнува т'ут'ýн'у и гу клáвами да гу пасталáсими* [MS,t,5].

**пастáл** m 'нареден (искалапен) тутун, што се става во денкови' ~ *и пустúла ч'ýлу на синдýку и фáш'-та да наклáва пастáла* [MSt,5]; ~ *ум'éкнува т'ут'ýн'у и гу клáвами да гу пасталáсими, з'éвами п'éт', ш'éс, дистúна аргáти за да прáв'ат пастáл* [MS,t,5].

**пастарма** (и: **пăстăрмá**)* f **1.** 'месо од овца, нарецкано, се чува покриено со многу сол, се користи зимно време'; **2.** изр.: **кут пăстăрмá ќи-т нăпрáвум** (= силно ќе те изнатепам, ќе те направам да личиш на пастрма) ~ *мóлчи, зéр áк стáнум кут пăстăрмá ќи-т нăпрáвум, ќи-нă-мóјш дă-стáниш* [ПК,2(171)]; ~ *тогас и тој кату излезе при них, сос тешката бозлугана ги направи сичките пастарми на земјата. От них излезе един јунак, пак самовил, сос него три дена и три ноќе си борјаха* [V,PM,216].

**пастúр** m 'човек што чува овци, овчар' [ИГ,128].

**пáстри** impf **1.**'чува' ~ *и такá останáла прúказ, да га приказýват на сиромáси човéци и, аку нáјдат нéшту, да знáјат кáк да гу пáстрјат* [V,PM,19]; **2.** **'средува'** ~ *са-свăршú свáпта. Дéцта, вúе дрýјсте дéца, дóма устанáја, не-утúдија нúгде. Е, нáпкăмта, каса-вăрнáја, са-вăрнáме нúе на-нá-зăт, виќе фáтине да-си-пáстрине* (= средува – објаснувањето е од авторот), *да-са-измúјш, да-си-напрáвиш* [БМ(Цр),207]; **3.** 'чисти од бурјан, плевел' [MS,s,80].

**пáсу** n 'пасош, документ за идентификација' ~ *заш'тó ут Сулýн на гóр'а ни мóж'иш'и да прумин'éш' ... áку н'éмаш' пáсу ут Ингилúзиту* [MS,t,2].

**пáсуш** (и: **пáшуш**) m **1.,** в. **пáсу** ~ *и кá дујдéме тýка, а-брé вáадăн, а-брé ýтре, ду-дéн-дăнéска сè нă Кýкуш óјме. И нúа дýри шó сме рóдини тáм, áко нé сме зăпомнúли нóго, јá-вáадăн, дă-мă-пýштат ми-сă-óде нă-дóлу, тáм дă-

*живе́м. Ја́, па́шуш прӑви́х ва́а нидѐл'а, то́о пумина́л ро́кут, но́ф прӑви́х, не́ка до·-пу(т)пи́шат д-о́дум на-до́лу* [ПК,2(Пос-293)]; **2.** 'документ за сопственост на домашно животно, крупно' ~ *Иде до́ма, по́ гу-пи́те та́тку-му и ба́ч му, ба́чӑвцте. "Ка́к бе́ си́не, шо́ напрӑви́ ва́а гуди́на?" "Та́те, ни́што". "Е, што́м тӑка́, у́тре-ј пито́к, ќи-му-иска́рме едно́ па́суш, ќо-иска́рме нӑ-паза́ро, ќо-пру-да́јме* [ПК,2(Ним–271)].

**па́сӑна** adj 'се кажува за бремена кобила' [ПД(125].

**пат** interj 'подржување на звукот од удар' –... *се́де нӑ-ӑнӑ-плӑни́нка и сӑ-чу́де шо́ дӑ-пра́ве, не-знӑ́е де́ка дӑ-фа́те. Ле́же та́м пуд-ӑнӑ-се́нка, ко· пу́ле ӑну-пи́ле ци́фка е... пу́ле та́му ӑнӑ-зми́ạ сӑ-де́бе ду-сиде́лту дӑ-му-ј-зе́ва пили́шчата. И во́ изва́јѓа то́ буздуга́нут – па́т! Мӑну́ва* [ВВ(Кр),312];~ *пи-та́л: "Де́ка-ј?" – "Ја́-а та́му у-дру́гта удáа" – му-ре́кле. Во́ вле́ва нӑ́тре, та́· стӑну́вạ, а́мạ дур-дӑ до́е ре́т дӑ-ста́не дӑ-гу-кӑ́сне, дӑ-гу-ла́пне, о́н су-буздуга́нут – па́т! Му-и-уди́рạ ти́ạ гла́вите* **[ВВ(Кр),312]**.

**пат-пат** interj 'извик со кој ги мамат, ги повикуваат шатките' [ПГ(Фур)].

**пати́тра*** f 'ногалка (педала) на направата разбој' ~ *и с'ӑ́ за гу при-врӑ́з'е́ми на разбо́ју; з'е́вам цило́фти-ну, ги з'е́вам пати́трит'ạ* [MS, t,7].

**пат'и*** impf 1.'се измачува, страда' ~ *и му вил'а́т: "ха́јдибе́ Ќел'е́ш'! ни сӑ вӑ́ркам и, ти о́ш'ти ути́ваш'" "ш'то́ да пра́в'ạ!? такфо́с хала́т ми да́хти, тузи́ гу па́т'ạх"* [MS,t,35]; ~ *му вили́: "икси́ќ да б'ӑ́ш'и и гӑ́ската, тузи́, ш'ту гу па́т'ạх јас, н'ӑ́ј за ка́зува́ни!"* [MS,t,57]; ~ *му-ве́ле нӑ-же́нта: "Спре́ми-сӑ ќ-о́јме ва́ но́ш нӑ-то́ ме́сто. Има а́рна му́зика, а́рно јӑде́јне – та́му ќи-сӑ-висе́лиме". Му-ве́ле: "Не́муј, не́ пра́ј та́ка. Ќи-па́тиш, мӑ́жу!"* [ДК,131]; ~ *Виде́х, прӑвиде́х, нӑ-че́до ме́сто, шо ви́кме ни́а, дӑде́х гӑ се́стрӑ-ми, даде́х-гу и бра́тчито. Исчӑша́·-га, учисти́·-га, та́м уф-До́јрӑн. Не́-ј-пузна́м чуве́ците та́м уф До́јрӑн, са́мо и са́мо дӑ-ј-зе́мат-ги. Ет, то́о сӑ́м пати́л ца́нам де́ца, а́ска* [ПК,2(359)] – во изводокот е регистрирана преодната фаза од извлекувањето на кратката заменка пред глаголот: кога паралелно екзистираат и двата типа, и стариот и новиот – кога е во препозиција во однос на глаголот (во случајот во блага заповед): **дӑ-ј**(ги)-**зе́мат-ги** – **за ова в. во граматичкиот дел**; ~ *ха виде приз паратирот и му вели на нејн мӑнж: "ету, глендаш тиа калугери, што шетат по тука? Наши л'уди са. Татко ми ги пусна да на терат. Сакин да не излезиш по вӑнка, да тја видјат: за ти познајат, та сетни лошу за па-тими"* [V,PM,238]; ~ *му вели така сос грозност: "господине, да ми кажиш право, колку карагроша зе-ма о-тиа, зашто лошу ке да патиш!"* [V,PM,39]; ~ *"ету ту́ка osа́т таја плани́на са, л'у ти са мо́л'а, вӑ́рни си наsа́т, бари ти́нака да не па́тиш ни́шту"* [V,PM,21]; ~ *лиш'и́цата хо́ж'да пукра́ј арасла́нут: "ш'о́ па́ти ту́ка ца́риму?"* [MS,t,77]; ~ *пак сӑ фа́тат да игра́јат кума́р'; пак гу па́ти куту́ прӑ́вната па́тка, му ги з'е́ха пари́т'ạ* [MS,t,9] – овде глаголот **пати** (страда) е употребен како преоден; **2.** изр.: **ќи-ви́де и ќи-па́те** (= ќе страда) ~ *ус-то́о ли́гуво де́те ќи-ви́де и ќи-па́те* **[ПК,2(201)]**.

**патилкӑ** f 'страдање' ~ *тја завчас сја разделила и му сторила пӑт и, като заминал от другӑтӑ стра-нӑ, питала го: "Каде шта идеш, синко?" Тој и на нејӑ казал сичкӑтӑ*

*си патилкă, и чи вăрвјал да идјă да сја пита при слăнцето, што да прави* [V,PM,284].

**патири́ца** f 'дрвена направа со која луѓето со повредена нога, или без нога, се помагаат кога се движат' [MSs,80]; ~ *ее-е, шó чувéк бúше, пă нóго аúр видé, умрé на-гудúнта. Туку нéјсине, аднó дéте устăнá, óно уд úгла* (инекција) *сибéн сăкáто устанá, сјáа ус-патăрúци óде. Здрáво бúше дéтто, инжéкцuја кá му удрúа, устăнá сăкáто дéтто* [ПК,2(Иц–289)].

**патирица** f 'првиот ден по празникот', во случајот по празникот *служба* (според Тановиќ): утредента е *патирица.* Тој ден *служба се испрашуе.* Секој што ќе дојде ќе биде почестен со ракија и кафе, а жените со леб и варено месо [ТГ,215].

**пати́тра** f 'дел од направата за ткаење' [MS,s,81].

**пáтка** f, zool., Anas 'птица (домашна или дива) живее покрај води, лесно плива' [ПГ(Фур)]; ~ *му вели на јунакот: "Еј побратими, от татка ми, ти куртулисах толку пăнтја, ами сега как да ти куртулисам от мајка ми? Сега инак не можи. Ади за ти метна у морету, ти ки си чиниш патка* [V,PM,279]; ~ *а-фăрлúле при пáтките тáму у-крушнúците. – "Фăрлите-му тро́ ле́п не́ка јáде!", му рéкал. И тá кóга и-вúшла, му рéкла: "Гóспуди, шó рéку јáс, ти шó ми дáди". Е, му-фăрл'ăт нá-паткитe и нă-нéа му-фăрл'ăт* [ДК,114]; ~ *та· кулúбăта а-нăпрăвúл óн тăмáн пукрăј éдна бáра, éзерце. Уф-тó· éзерто пă-умáло сè пáтки дúви. Вáјн утéне, ýтре утéне, фăтúло и зúма, пăднáл снéк* [ПД,154].

**патка*** f 'страдање, **тешкотија**', в. **патилкă** ~ *на ва питачка му са пувăрија на чувек изридувачката на сăта патки шо имам пуминато* [МЕ(Р),67]; [МЕ(Р),174]; ~ *пак сă фáтат да игрáјат кумáр'; пак гу пáти кутý прăвната пáт-ка, му ги з'éха парúт'ạ* [MS,t,9].

**пáтке** impf 'удира (со рака)' ~ *áк тă пáтнум аднá* [ПД(116)].

**пạтлиџáн** m (често во pl: **пạтлиџáјне)** bot., Lycopersicum esculentum (Solanum lycopersicum) 'зеленчуково растение со црвени, сочни плодови' [ПК(...)]; кај Малецки, од Солунско: освен **патлиџ'áн** има и **патлаџ'áн**, сп. **ч'áрна патлаџ'áн'ạ, ч'éрни патлиџ'áни, ч'арв'éни патлиџ'áни** [MS,s,81]; ~ *аку саде сус колче, пăтлиџане дă речăме или пиперки, а ако фăрле семе (чиница, учмен) сă вике сé·* [ПД(121)]; сп. **думáта.**

**п'ạтнáјси** num '10+5' ~ *и стујú пý на пạтнáјси дни и úди с'éтн'ạ динкиш'úјата да гу стóри д'éнѓуви* [MS,t,5].

**патóсува** impf 'премачкува со глина долниот дел на просторијата, она по којашто се гази' (подот, **патосот**) [MS,s,81].

**патрида** f 'татковина, роден крај' [МЕ-(Р),174]; ~ *тогáс тој стана прáв, са поклонú на господáро му и са прости сос нéгу ... и кинúса, отúде на нéговата патрúда* [V,PM,15]; ~ *и такá Дéдалáта сă чýдиш'и, кáк да стóри, за да си пóј на патрúдата* [MS,t,58]; ~ *на крајта на ланцката сколјацка гудина сă стукмих су брат ми Лазар па да си ом на патриата* [МЕ(Р),67]; ~ *јас чиних нагт да кинисам за милта ми патрида на крајта на Питровјут месец* [МЕ-(Р),67].

**патри́к** m 'црковен, христијански великодостојник' (сп. **патријаршија**) [BV,-128].

**па́тума** f 1. 'подлога на приземје'; 2. 'спрат'; сп. **ђјуш'амé, партимéнт** [MS-s,81].

**патуна** f 'основа, подножје' [MS,s,81].

**па́тус** m 'голем дрвен сад во кој се става грозје и се прави вино' ~ *за дад'é млóгу грóзди, за субир'éми млóгу укú да за дóјми думá за гу змáчками у пáтусу* [MS,t,4]; ~ *дрýгију мăс гу рабутúхми, д'éсит' днú завúра пáтусу и дувúр'а ...* ~ *цúпур'éту ш'ту устáнуват у пáтусу, ги звáж'дами у катúт'ą* [MS,t,4].

**па́тче** n, zool., dem. од **патка** [ПГ(Фур)].

**па-у,па-у** interj 'подржување на звукот што се создава при пукање со пушка и др.' ~ *бăлгăрските вујнúци флизéа уф-Мóкрăне с-нóжуфто нăпýшките, тéрат пу-кăштте дăнéма Гăрци устáнни уфсéлто.Прăшитáа кăштте, испăднáа сéлто нă-вóнка. Пá прăпукáа и цéл дéн куршýмто свиреă нăднáс, áјде низ нáшо: двóр: пá-у, пá-у* [ПК,2(222)].

**паун** m, zool. Pavo cristatus 'голема птица со убави, шарени пердуви' ~ *утишле, са главиле на един цар. Запеуве паунут царув, ца-рут рекал: "И! Што убув паун имум!" Трујцата братја рекле: "Алатувут е поубув". Царут рекал: "Кој ќ-оде ут вас да го земе?"* [V,PM,272]; ~ *Предлозан му гу отнесуве паунут на царут. Напкум царут си пофалил којнут. Братјата рекле: "Алатувут којн е поарин ут твојут"* [V,P-M,272].

**пач'а** f 1. 'долниот дел од ногата на животно, пр. од овен' [V,PM,376]; 2. 'јадење што е приготвено од долниот дел на нозете на животно (овца, коза и сл.)' ~ *като за подат: "добро вечер! дај Бог добро! чисти ви младиту!" И кату за седнат сички, тогај зентјут пăрво за му баци рăнците, така и нивјастата, и на сички му дарјува по една ширвета или чевре. После дарот јадат, пијат за кладат трапеза л'ап и от заколените кози или офци глави пач'а* [V,PM,250].

**пач'авýра** f 1. 'крпа за бришење што се користи в кујна, нечиста' [MS,s,78]; 2. fig. 'жена што не држи до својата чистоќа, односно што не држи до своето достоинство' [ПК(Гăр)]; сп. top. **Пачаýрова Тýмба** – на тој рид (*тумба*) бил убиен човек со прекар *Пачаýра* (= нечиста крпа) – Трăнка, Валовишко [ЈИ, Ми...71].

**паша** f 'кога добичето кине и јаде трева – пасење' ~ *нą-Гóспą* (рекол),"*ќи-ми-нąпрáјш птúца, не-ми лýвąм живóт вéчи. Кăде-е брáтми, тáм и áс". И зąтвá вúкą "т'уух"* (име на птица), *знáчи пąнáши: "т'ух" се-вúкą: "Штó нąпрáјąх". И зąтвá вúкą* (птицата), *тóј прóлитнą вр'áми вúкą сáмą, ą-сéą гą-н'áма. Кóга стóкąтą излúзąą нą-пáшą* [ЛС(К),116].

**паш'á** m 'турски великодостојник' ~ *Пујнó вр'ăм'ą имáш'и идúн паш'á инá мóма хýбава* [MS,t,54]; ~ *каталахý úди идúн пашá у нузú с'éлу; д'é за пóј? – у тóс ч'урбаџ'úја* [MS,t,48]; ~ *да си чýати ут л'ýдити, óти имáле ниéт да ви продóсат на сóбąр, и на сăдбити ки ви бúјат, и на пáшити и на царóвити ки ви нóсат зáрди мéн да мартирúсати на нúх и на л'ýдити* [MV(K),326]; ~ *послушаха на старојут човек, отвориха портата; ету и това дјате, промина, гу фатиха, гу сториха цар. Тогас кату чуха братите му, отидоха при него: стрјаднојут*

*са̀ чини гинирал пăрв, а најмалкото са чини паша* [V,PM,231]; ~ *напкун го фатиха на Битолско... и му рече пашата: "а бе керата, ти не знаеше ли, што има обесечка? Ха!"* [MC(B),73].

**Па́ша Ќупреси́** top. 'мост на р. *Серо́вица*' (не само зборовите, туку и структурата на сложениот назив е позајмена од тур. јазик: *Па́ша Ќупреси́* = Пашов Мост [ЈИ,Ми...171].

**па́шка** f **1.** 'израсток на задниот дел од телото на животно, опашка' ~ *сăс па́ш'ка ш'и́ка му́хат'а* (= со опашот ја брка мувата) [MS,t,54]; ~ *му-ве́ле: "Ја́с ќи-сă-ка́чăм го́ре ќ-ă-чу́кăм, ви́а ќ-и-бе́рте, а́ма ја́с та́ка не́-сă ве́рвăм нă-ва́с. Ви́а ќ-и-субе́рте, ќи-бе́гăте. Де́к ќи-вă-сти́гнăм ја́ска?" – "Е, шо́ дă-пра́јме!" – "Сӑте зă-па́шките ќи-вă-вăрзăм зă-кру́шта"* [ДК,118]; ~ *легнал да спие и, га си разбуди, га гленда една страшна змиа: главата и беше на врахот на брјастот, пашката и на земјата* [V,PM,222]; ~ *мишката отиде на самоладарникот сос самоладу, си намака пашката, и пак оттамо отиде на червен пипер, си упипели пашката* [V,PM,204]; **2.** 'долги перја на задниот дел од птица' [ПГ(Фур)]; **3.** 'дел од нива, ожнеана поста' ~ *ва́адин би́х на па́шката, пашка́р нă-жни́инто;* **4.** 'дрвото што го сврзува ралото со јаремот' [ПК,2(83)]; **5.** 'плетенка од косата на девојка (или жена)' ~ *тогас момата са запрјала тамо, та ја беха дали три златни јабалки на пашката и ги кладоха. Тăј кога отиде момичката у дома на мајка и́ фтресена* [V,PM,218]; **6.** изр.: **вăрти су-па́шкăта** (= се умилкува) ~ *прăви́а ручо́к, му-ви́ка: а́ј, риче́, во́ по́рцшто зе́ви-го дă-му-но́сиш нă-то́ шо́ на́ј му́ј ми́ло, на́ј му́ј ми́ло. Га́здата му-ви́ка, зна́чи нă-же́нта-му дă-му-но́си. Ама во́, ка-испăдна́ на́двур нă-тре́мут, куче́нце има́ли, вăрти су па́шкăта... (нă-то́ му-да́ди)* [ВЕв-(Кор),304]; **му-флизе́ му́ă пут-па́шкăта** (= не́кuj а́ко тăрчке нă-ва́м, нă-та́м) [ПД,137]; **ма-испрăви́ па́шкăта** (= му помогна) ~ *ма-свăрши́ рăбо́тта, ма-испрăви́ па́шкăта и са не́ прăзна́ве* [ПД,-137]; **си-свија́ па́шкăта** (= побегна, си замина) ~ *сă-нăјăде́, сă-нăпи́, си-свија́ па́шката, ни дă-пла́те, ни дă-пи́те* [ПК,2(194)]; со слично значење: **кре́ни-си-а па́шкăта** ~ *уд-нико́лку де́на сă-искри́вăл, сă-зăпу́стăл, сла́п, су-ти́а ра́ни – гу-пушти́ле нă-ăвли́јте та́му. Кри́ф ко́јн ко́ј ти са́ка! Уд-нико́лку де́на то́ кре́ни-си-а па́шкăта о́ди-си!* [ДК,141]; **која какараска Госпуд е а уставил биз пашка, па и нас да на забраве!** (со овие зборови се бранат оние младичи што не се решаваат да стапат во брак) [ТГ-306]; **ко́зта дăрча га би́е, о́на па́шката на́го́ре** – поговорка, се кажува за оној што се инати и што се прави важен кога не е во право и кога има тешкотии; сп.: **дăрча** 'продолжителен и студен дожд' [ИГ...]; сп. **кујру́к**.

**пашкар** m **1.** – тој што прв ќе започне да копа и го тера првиот ред се вика **танчар,** а тој што го тера последниот се вика **пашкар** (лозјето и бавчата со црници се копаат, а *бубаќут* – памукот, *чиничката* и *бустанут са прашат*) [ТГ,333]; **2.** 'исто така се вика и тој што жние последен во постата' ~ *ва́адин би́х пăшка́р* [ПК,2(96)].

**пашлӑк** m 'место каде што пасе стоката, пасиште' [ПК,2(83)].

**пáш'оф*** adj 'она што му припаѓа на пашата' ~ *тóј сиромáх са почýди и от стрáх ни знáиши, штó да отговóри. И така гу собрáа сиjмéниту, гу закарáа на пашóф конáк* [V,PM,27]; ~ *тóс в'éч'ер на врăх ќерамúдит'ạ úсă тантанúсам, алá ýтр'ạ в'éч'ер сăс паш'óвата мóма úсă куц'акладúсам ('за си пригăрнам')* [MS,t,54]; ~ *пашóвите л'уди колку потерáа, н'áкој н'а можáа да фáтат* [V,PM,27]; ~ *и тој един ден ми најди на чаршиата та ми стегна многo, сакаши да ми затвори в пашовот конак; и јазе, кату човек, са оплаших* [V,PM,194].

**пашота** (или **анодино** – etr sulfurik) f – производ што во минатото кога немало граница, *кирациите* го пренесувале од Солун во провинциите, во казите; освен *пашота* носеле *нанеја, нишадрују* (амонијак), *рачиново* (рицинус), *сулфато* (кинин), *ѓок таши* (модар камен) [ТГ,414]

**пáш'та (си)*** impf 'страда, доживува несреќа' ~ *и вилú на бáбата: "такá, такá си пáштам јáс тýќá"* [MS,t,9]; ~ *е, мáли, мáли, да м'ạ знáш', ш'тó си пáш'там – умр'ăнт мăнч' за в'éнам* [MS,t 52]; в. **патка**.

**пáшчичка** f , dem. од 'пашка' ~ *ај, утúшле у-јáзут, ма-а-вăрзáла кăрблăта нạ-вóлкут зạ-пáшкăта, гупуштúла у-јáзут... вóлкут му-саскинáлă пáшкта и истăрчáл. Муса-пуплạкáл нạ-кума-Лúја: "А, кума Лúе, мóр вúди сăм бис-пáшичка!"* [БМ(Сар),203].

**пéгичка*** f 'местенце, точка со потемна боја во однос на бојата од околината' ~ *скóврăно шó-ј и óн тăквó-ј, сáмо шăрéно-ј, бујáта мó-ј: шăрéнко, бéло и сúво, и тăкá цăрни пéгички úма, фúно пúле-ј* [ПД(126].

**пéда**, и: **пéнда*** f **1.** 'растојанието меѓу малиот прст и палецот, кога раката е отворена' ~ *пéн пéндă и удáјạтạ длăнгạ* **[ПсС(З),69]**; ~ *и тáа влéгла. Ткáла, ткáла, ткáла, нé знáе дă ткáе, ама тáка гу рéчи тó. Нă-мужúла дă-суткáе нúту двé пéди* [ДК,113]; **кај Малецки: п'éнт', п'éнди** (pl) [MS,s,-81]; ~ *тогас попов син му вели: "е, крив дјавол, дур сега ти беше живот!" и гу одри една бозлугана, гу закопа со сè нетри на земјата четириjсет пендја* [V, PM, ,274]; **2.** 'простор колку една педа' ~ *"Ка е арно Господ нека даде! Да ви даде длăг живот и кăсмет, арин век и на секуја педа пу ока бириќет ... Господ да ни живеје кріштеникут и новата кріштеника!* – со тие зборови кумот се заблагодарува на поканата да венча. На ова, присутните ќе викнат: "*Амин! Господ да пувеле така да биде! Уд твоја уста уф Божји уши!*" [ТГ,161]; **3.** изр.: **педа човек лакут брада** (од приказните 'симбол за нешто недобро' – човек на кого телото му е колку една педа, а брадата колку од прстите на раката до лактот) ~ *на вечарта дошле друзите братја, го питале, кăдє е бишката? Он им кажал: "Дојде един педа човек лакут брада, а смукна бишката, си избега". Вичерале таа вечар сух леб и солче и пиперче* [V,PM,270]; **пéда и чéпур** (= се кажува за човек со низок раст) [ПК,2(188)].

**пéдăсăт** num '40 + 10' ~ *пéдăсăт сă тишáх тóѓи; кóлко, цáл вéк сум извăрвéла, ич нé знáм. Уф Сóлун, јá, куту сáа, зăýмина, сè сáма* [ИГ,121]; и: **пéăсе** ~ *нáшто сéло сă-вúкше*

*Мура́рци. Тва́ би́ше гуле́мо се́ло. Уф-уко́лита би́ше пắрво. Три́ста и-пе́йсе кắшти би́ше. Сѐ кристе́не, не́мише ни́каква дру́га ве́ра* [ПК,2(215)]; и: **пидис'е́т** ~ *му вили́ мума́та ... : "зна́ш' какфо́ прắстин да нагу-тфи́ш'? на та́тку за и́ма то́п цо́-ха, на ма́јка за и́ма то́п купри́нин, на м'е́н'ą за и́ма пидис'е́т пиндо́лари"* [MS,t,28]; ~ *му да́ди ч'урбаџ'и́јата пидис'е́т ли́ри, гу кла́ва у диса́јќу и трắгнува да си по́ј* [MS,t,16]; ~ *и тувáр'а пидисе́т укắ, ути́ди на дирминџ'и́јата* [MS,t,78].

**пеза** f **1.** 'чувство на срам и непријатност' ~ *и то́јнака веки не мо́жиши да тарпи пе́зите, еди́н де́н зема́ едно́ вắжи ... да си обеси* [V,PM,7]; **2.** 'неприфатливо однесување, срамотилак' ~ *ади́н уд на́што се́ло гуле́ми пе́зи нąпрăви́, де́ф фąти́* (= побегна, исчезна) [ПК,2(159)]; **3.** изр.: **му сă бијăт пеза** (= го прават смешен) ~ *нијднă женă и повичкиту мăжă нијднă скăршенă гăрцка не знаат, ут шо колко за да му сă бијăт пеза* [ME(P),83]; ~ *"На ти една стиска алтăјне!" – "Ним са бии пеза сус мене: дај ми колко чинат!" (Читајал, зашто на шака му веле)* [V,PM,274] – во контекстот имаме лексички архаизам: **читајал** = мислел; сп. во рускиот јазик; ~ *а-фăрли́ле при па́тките та́му у-круши́ците. – "Фắрлите-му тро́ ле́п не́ка ја́де!" И та́ му ре́кла: "Го́спуди, шо́ ре́ку ја́с, ти шо́ ми да́ди". Е, му-фắрл'ăт на́-патките и нă-не́а му-фăрл'ăт. Ти́а сă-би́ăт пе́за су-не́а, сă-чи́нăт* [ДК,114]; со блиско значење: **на пе́за да гу зе́ват** ~ *фати́ха на пе́за да гу зе́ват: "то́ј л'а́п не́ма да ја́ди, а́ма кắшта са́ка да ку́пи"* [V,PM,18]; ~ *си буташи сѐ нетри на пипелот; дури веки ја беха изва-дили едно имја – кутро пипелашко! Друшките ѝ на пеза ја зевали, хем ја вел'аха: "варај, кутро пипелашко, не приндеш, л'у си буташ нетре на пипелот"* [V,PM,205] – употреба на кратката форма за прав предмет **ја** наместо дативната 'ѝ': **хем ја ве-л'аха**; ~ *тогај му рече на Гăрциту: "добро утро ви, братќа!" И они си насмејаха на Бăлгаринот, кату на пеза гу земаха веки* [V,PM,179].

**пезадром** m 'пешак' ~ *вратејке, вра-тејке, пак излезе на друмот, идејке каде дјатенто кату пезадром, вăрзал на ногата* (пишува: 'ногато'!) *едно џангараче* [V,PM,155]; ~ *тогај царот на него бакшиш и дал много, да и пуснал много аскер да го достретет синот му. И кога го донесеха при царјут, радос голем си чини меѓу них, и ж'ал многу му дојде на сирак пезодром* [V,PM,156]; ~ *и дјатенто стана и фатили да вăрвјат на пăтот, Зарзавилата на врăх кон'а при-менент, а дјатенто отпрет него пишјак пезодром* [V,PM,156].

**пе́зе*** impf 'срами, засрамува' ~ *ја́с т'ą пе́з'а, ти м'ą пе́зиш'* (= јас тебе те срамам, ти мене ме срамиш) [MS,s,82]; ~ *д-о́јш, до-испе́зиш а́дно а́рно;* ~ *ка́ ми-дујде́, ка́ мă-пизи́, ка́ мă-пизи́ прăт-л'у́јто, мă-зăкупа́* [ПК,2(83)]; ~ *пак тиа Гăрци: "е море, дебелоглав Бăлгарин, ти на земјата си бил добитук, а не човек". Болгаринот веки малч'аши, наколко да го пезеха тиа двата Гăрци. Вечерот са спали харно, и времето са беши умундрило* [V,PM,179] – на крајот од текстот среќаваме остаток од назализмот и замена на големата носовка со **у**: **са беши умундрило**, што не е карактеристично за овие говори.

**пезевéнк** m 'тој што врши неморални постапки, клеветник' ~ *Вăндо сучéтта утидé уф-Пáјăк плăнúна. И-кăзнúја. Оште ќе-кáзнеа, бште ќе-бéреа, áма се-уткрú тó пезевéнк шо-нé-се-придăдé. И тăкá избегáа нăгóре* [ВЕѐ,299]; ~ *адни арăмúј имáли нóго пáри. И сиднáли дăпучúват тáм. И-адúн ќ-óде дă-сăмóче ду-вăлко. "А, а, пезевéнк, шó тéриш тýк, мă-јзмучá!"* [ПК,2(191)]; ~ *нúа тú и дадéме да и гóтвиш пезевéнк* [BV,131]; со редукција: ~ *пизивéнк н'áадин, áк-тă-фáтум ќи-вúјш дéк сă-рóжде лéбо* [ПК,2(84)]; освен **пезевенк** Тановиќ со исто значење запишал и: **кодош** [ТГ,194], но според нашите сознанија **пезевенк** има пошироко значење (негативно), а кодош се сведува на 'клеветник, шпион'.

**пéј** m 'гаранција, залог во пари' ~ *тогáс кадúата му велú: "таќá не бúва, господúне, амú úди да докáраш дéсет хил'áди грóша пéј"* [V,РМ,18].

**пејан** adj 1.'учен, образован' ~ *там имаше братјата на владиката, што беше тога, што сă викаше Партеное, учен од Русија беше, пејан с царот на едно школ'о* [МС(В),91]; ~ *ного пеин чувек бише татку-ти;* ~ *Пу-нéкуја гудúна ăднó ýд-дéцта, шó ј-мáше прăтéно нă-пејáјне, сивăрнáл уд-скọл'óто, áма немáјќи зăшó дă-си-зăфáти дă-рăбóти, пáк си-зăкăчúл зă-рáлцито дă-óра. Кăтọ пеáн чувéк немáл мирáк дă-óра и дă-кóпа* [ВЕв(Кал)292]; ~ *тó дéте кáто нóго пеáн нă-сăте сил'áјна му-пéјл кнúгите шọ-му-úдија удăскерлăк или уд-дрýго мéсто и сăте сил'áјна гу-сăкáле и прăвúле гулéмо ихтибáр* [ВЕв(Кал)292]; 2. fig. 'советуван, со извесна доза на притисок' ~ *пéин-еј, шó-ј тóлко мúрин вáадăн;* 3. 'нешто, во конкретниот случај жито над кое попот пеел молитва' ~ *тóо жúто-ј пéјно, апнáјт-си зạ-здрáве* [ПК,2(83)]; сп. **пејно масло**.

**пејани** n 1.'кога се артикулираат гласови низ песна' ~ *кату как правјат на зентјут, така и на нивестата сос пејани, сос хоро. За сторјат една каниска, штото га за дојдат сватовито и кумовиту... тогај му ја поклонуват тас каниска на кумот* [V,РМ, 248]; и: **пејне** ~ *то· уд-нóго пéјне, уд-нăстúнка грéздăво гувóре. Гăрлуту мó-ј уд-нăстúнка, нăстúнин и гувóре гăрличáво. Имше адúн гувúка Гăрлицта. Сѐ гăрлише óн, бóлис. Гăрличáро Мúцо му-вúка·* [ПК,2(242)]; 2. 'учење, училишна наобразба' ~ *áрно-áма нéчурбăџúјăта, сăте дéца нé-ј устăвúл дă-рăбóтăт кăтọ чифчúј, тýку нéкуи уд-нúх и-пушчúл дă-пéјăт зă-дă-зăфáтăт нéкуја ýка. Пунéкуја гудúна ăднó ýд-дéцта, шó ј-мáше прăтéно нă-пејáјне, си-вăрнáл уд-скọл'óто* [ВС(Кал)292].

**пéјна** f 1. 'сапуница' (со исто значење: **скама**); 2.'меури што се прават при брзо движење на вода, млеко и сл.' ~ *тоа детто рекло: "Ќаа! Пушти ме ваа ѕастра јас да гу носум и оште сус пејна да и гу дадум!"* (млекото) [V,РМ, 295]; и: пена ~ *вéли на нéгу: А бизвéрна рóда, дýри кóга ки бúдам су вác? Дунсéјти гу вáка на мéне. И му дунсóа на нéгу кăд нéгу. Да кá гу видé, скóро емéн гу путрисé на нéгу рăѓата, и паднá на зéмнјата, си вáлкаши су пéна уф ýстата* [MV(К),285] и: **пјана** ~ *ету кату шу протудраку, заедноч стана, отиде аф куриата разиден, от устата кату река изл'аваши пјана, и от далеку ошти фати да вика: "кој си тинака бре, што сечеш дăрва на мојта куриа?"* [V,РМ,76],

односно: **пáна** [MS, s,79].

**пејно масло** n 'осветено масло, масло над кое пеел свештеник' – според народното лекување болното уво се лекува така што внатре се сипа малку **пејно масло**, некои ставаат и **слăзи** од винова лоза – кога лозата се реже, други варат праз, и така варен, откако ќе се исцеди водата се става околу болното уво итн. [ТГ,231].

**Пејчúнова Кýзн'а** top. 'ковачка работилница на *И. Пејчинов*, од Г. Броди, Серско' [ЈИ,Им...,171] – во контекстот имаме присуство на лексичкиот архаизам **кузн'а; сп. во рус. јазик**.

**пéк** m 'голема горештина' ~ *кату не бéши научéн на таквá рáбота, и от млóгу захмéт, от пéк слăчоф, от млóгу топлинá си разбол'á. Вечерóт легнá дóма бóлин* [V,PM,150]; ~ *вáа нидéл'а бúше нóго пéк; сè изгурé тóо пéк.* Сп. уште: *шó си-застанáла нă-пéкта; мă-фатú* **пýкта пéк**, *кá ќи-с-јóдум кóј знáа?* [ПК,2(84)]; ~ *пéк е вóнка* [ПД(Фур)]; времето на две недели пред Св. Илија народот го вика *Свити Илијув пек, или Свити Илијув огин.* Народот кажува дека во тие дни може на човека да му зоврие мозокот и затоа не се работи по нивјето, или пак ако и работат тогаш трае само до 9 саатот, потоа ја оставаат работата зашто од силниот *пек* не може да се работи [ТГ,16].

**пекул** m 'ад, каде што одат душите на грешните' (празноверие) ~ *и му дујдé врéмито, умрé сиромáхот, да му нóсиле Анѓелити на Авраáм уф пазýвата; умрé и зингúнут, и гу купáа. И си а зé óчити уф пéкул, да флизé уф тéмно на мăка, а гледá на Авраáм ут далéко, и на Лáзар уф пазýвата нéгова* [MV(K),274]; ~ *тóга ки уговóри и на нúх, и ки рéчи: Истúна вéл'ам на вăс, кóлко нé чинúхти на вúа сиромáси, нúто на мéн чинúхти. Да ки си óдат вúи на вéшново пéкол, па прáвинти на рáј жúв дувéшно* [MV(K),282]; ~ *ричé на нéгу: Блазé ти и, С..., шо нé ти лúпса нúто снáга нúто крăф, тукý Тáтко ми шó и на небúнити. И-јáс па ти вéлам óти ти си Пéтро, и наврạс тéп ки клáдам тéмел да прáвам Цркфата ми; и пóртити уф пéкул нé ки мóжат да и повлáдат на нéа* [MV(K),322]; ~ *тóо шо прáве лóшо, дýшта уф-пéкуло (кạтрáно) ќи-му-óде* [ПК,2-(84)].

**Пел** top. **'име на место (извор) во Еницевардарско'** ~ *на во извор пăтниците пазарејна... гу велјат "Бајната",... селјанто на блискуту му ду негу селу – "Пел"* **[МЕ(Р),69]**.

**пелатúја*** m 'купувач, муштерија, клиентела' ~ *кăк вúд'ạха миш'турúјиту (пелатúјата) тýс прéпнуту д'ăтл'ạ ... фáт'ạха сúч'ка да хóж'дат тáму* [MS,t,81]; [MSs,81].

**пеливанлăк** m 'херојство, јунаштина' (често пати иронично) [BV,129].

**пеликáн** n. zool. Ciconia alba 'штрк' ~ *а пеликáнọ úмạ нạпрáвенọ седéлọ и ми пáзи, нạ-мóјтạ кăштạ úмạ седéлọ, вúкạ, и óн гạ-лекýвạх. Викнéјте-гọ дóктọрọ, тóј ветеринáрниọ. Викнéјте-гọ, ќе-ви-кáжи кáк е-бúло* [ЛС-(K),129]; ~ *шетáјќи нạ-лóф нạ-еднó м'áстọ, глéдạ едúн пеликáн, штăркạл, еднóтọ крúлọ ýдрил, не-мóш дạ-лéтне. Вúкạ: "Тóј ќи-гọ-утéпạ н'áкọј, не-мóш дạ-бéгạ". Дигнýвạ-гọ, гọ-нóси пá нạ-úстиạ лéкар. Вúкạ:"Ќи-гọ-ле-кýвạш"* [ЛС(K),128] – нивелирањето на остатоците од падежниот систем кај заменките е позната работа во македонските говори, но тоа обично

се случува на релација: директен и индиректен предмет во реченицата, пр. **нас ни даде, нам не виде** и сл.; во југоисточните говори ова рушење е напреднато па во конкретните случаи формата за номинатив ја среќаваме наместо формата за директен предмет; во првиот случај: **ви́ка, и о́н га̣-леку́ва̣х** (м. 'него го'), во вториот: **то́ј ќи-го̣-уте́па̣ н'ако̣ј (наместо: 'него ќи-го̣-уте́па̣ н'ако̣ј').** .

**Пелцка Вагја** top. 'име на голема бразда со вода, вада, во спрега со старото име **Пела** (врзано со Александар Македонски) – во реонот на с. Постол (Ениџевардарско) [МЕ(Р),-77].

**пелте** n 'нишесте, скроб' – ако мајката нема доволно млеко уште од половина година почнува да го храни бебето со *каша* од гриз, или со *пелте* (нишесте) [ТГ,130]; во соседниот кукушки говор запишавме: **пил'те́** 'желе, извриен сок од овошје' ~ *нăпрăви́х пил'те́ уд-ду́јни, о-тури́х уф-кăлӑп* [ПК,2(84)], исто и кај Малецки (од Солунско): **пилт'е́** 'конфитур од извриен сок од овошје' [MS,s,82].

**пел'те́к** (и: **гăнка́ло**) m 'тој што датка кога зборува' [ПД(115)]; [MS,s,81].

**п'е́на** f 'перодршка, перо за пишување', в. **кундилуфо́ру** [MS,s, 81]; освен во Солунско називот е регистриран и во Гевгелиско [ИГ,127].

**Пена 'ж. л. име запишано во Мегленско'** ~ *ни Пе́на ути́де. Пе́на, но́јќта ка-дујде́ја пугăзе́јте, дăре́кне, то́гин ути́де, но́јќта, му-скăрши́лă не́колку саа́ни и па́ да̣-а-не́ма. Ет тăка́, му-скăрши́лă две-три-са́јне, тăка́ бига́* [БМ(Цр),207].

**пенда́ртос** m 'леб што се носи в црква во врска со одреден верски ритуал' [BV,130]; **петолебие**.

**пенжјура** f 'застаклен отвор на ѕидот', в. **пенџере** ~ *и хи ре́че: "Л'у́бе, ма́лка мо́ме, мо́е весели́у, на ску́та ти ма́лку шта задре́мам, та да гле́даш прос* (sic) *зла́тна пенжју́ра, аку да ви́диш от на́зи ба́рчи́на да са подаде́ н'а́ква мӑгла, и на че́са да ма ру́каш"* [V,PM,260].

**пензја** f 'парични средства што месечно од пензискиот фонд ги добиваат пензионераните личности' ~ *ти́, бра́тче, ним са-секи́рај за̣-до́ма, ти се́ди-ми ту́к ја́с ќи-та ра́нăм, ним бе́ри гајле́, ја́с си и́мăм пе́нзја, ти ќи-би́диш су-ме́н, ни́ на̣-ни́куј не-мудутижју́ш* [БМ(Сар),203].

**Пено (Петре)** 'м. лично име запишано во Гевгелиско' [ТГ,114].

**п'е́нт'** f 'растојание меѓу палецот и малиот прст, кога раката е отворена – педа' [MS,s,81]; стсл. **пѧдь**; в. **педа**.

**пенџере*** n 'отвор на ѕидот за да влегува светлост, прозорец', в. **пенжјура** ~ *гăлăбот, кату отиде на царските конаки, кăсна аф пенџерету аф она удаја, што седиши царјут* [V,PM,63]; и: **пинџе́ра*** ~ *си ре́кле: "Ни́а ќи-зăтфо́риме су-ину-виле́нце пинџе́рте, не́ма да́-сă-ви́де". Е, ти́а и-зăтфури́ле пинџе́рте, му-ре́кле: "Ќ-устăјме иднӑ-ду́пка дă-гу-ви́јме ца́рут"* [ДК113]; ~ *ину-вре́ме нă-за́мăн има́ше ину-ца́р, инă-цăри́ца. Ама но́гу ле́па шу-бе́ше цăри́цăта нима́ше тăкфа́. Е, о́на си-бе́ше нă-пинџе́рта и пуле́ка-пуле́ка си-визе́ше* [ДК,144]; (кај Будишевска: **пенџера** – BV,130); **в. пинџерка**.

**пенџерина*** f. в. **пенџере** ~ *тојнака беши многу хитăр да а побегнал: приз пенџерината скокна* [V,PM,35].

**пенџехир** m 'вид облека' [V,PM,376].

**пенџирја*** f 'застаклен отвор на ѕидот', в. **пенџере** ~ *га отво́ри кӑштата, влезе́ не́три само́с, зема́ книга, от-*

*во́ри пе́нџирјата, фати́ горе да из-ва́жда јурне́к схе́дио* [V,PM,18].

**пе́п'ạл** и: **пе́пел** m || f 1. – 'материја, ситна (во вид на прав) што останува по согорувањето, пр. на дрва, има сива боја' ~ *но́с, ш'ту гу зва́д'ạхми за пикме́с гу кла́вами у каза́ниту, гу фӑрл'ами и пе́п'ạл н'е́тр'ạ* [MS,t,4]; ~ *мо́ш' да клад'е́ш' ниш'а́н'ӑ, на зим'а́та пе́п'ӑл за настил'е́ш'; и на ска́лата парма́ку катра́н за гу нама́ж'иш'* [MS,t,22]; ~ *си завратја еднош на л'аво, еднош направо; душа не остави жјува. Тогас отива и на царјут от крӑстот на дол гу праи прӑст и пепјал, от крӑстот нагори гу остави здрав* [V,PM,226]; ~ *дете-то родено от пепелта на изгорена глава* [ИГ,110]; ~ *едно време имаши един сиромах, којто пу сапунџиите носиши пепел и са храниши* [V,PM,47] – во минатото пепелта се користела при перење, наместо сапун, веројатно и во првото манифактурно производство; ~ *ји р'е́ч'и на ма́јка-му: "да ми сто́риш' дв'ӑ мага́р'ạнта ут п'е́п'ạл!"* [MS,t,48]; и: **пе́пил** ~ *за ја запа́ли раж'ани́ната да згори́ и да ста́ни пе́пил* [MS,t,66]; **2.** изр.: **пе́пӑл ти нӑ-изи́кут** (= да не се оствари тоа што го спомена – се кажува кога некој ќе искаже некоја пакосна, односно еретичка мисла [ПК,2-(188)]; **огин да те изгоре, пепал да не устане уд тебе** (= да те снема – **клетва) [ТГ,320]; восук са правимӑ, пепӑл** (= кога некој ќе стане блед, пеплосан, во случајот од страв) ~ *на-но́се нạ-то́ ме́сту де́ка-и скри́мӑ али́штта, де́ка-и устави́мӑ пу́шките... нạ-то́ ме́сту нạ-но́се. Ејгиди, ма́јко, ни́е су-бе́ла у́ста, са́мо сạ-призи́рӑмӑ нạ-сра́на су-друга́рин-ми. Бели, восук са правимӑ, пепӑл* [M(B),192].

**пепеларин** m 'тој што носи и продава пепел' ~ *и кога са чини на петнајси или на двајси години, татку му гу зема пу негу да гу чини пепеларин* [V,PM,47]; в. **п'е́п'ạл**.

**пепеларјув** adj 'нешто што се однесува на **пепелар'**, в. **пепеларкин** ~ *гу зема пу негу да гу чини пепеларин: негов занајат да гу научи. И детето, кату беши млогу умно, послуша на татко му и отиде пу негу. От неколку дни сетни умрја татко му, и остана детету сос имету пепеларув син. И кату чу сички да гу викат сос това име, му са гледаши лошу* [V,PM,47-48]; ~ *докара царјут и лафот за пе-пеларјувут син и вели на царицата и на момата му: "да видиш, џанӑм царица и моја керко, тованака пепеларјув син два пӑтја зема нашут ухтар и мерил алтӑни и, кога ми го дакаруваши ухтарјут, на дноту му нахождах по един алтӑн* [V,PM,48-49] – во југоисточните говори нивелирање-то на падежните форми продол-жува, така што вокативната фор-ма често е заменета со номинативна: *вели на царицата... му: "да видиш, џанӑм царица".*

**пепеларка** f 'жена на **пепеларинут**' ~ *отиде на царјут му вели: "цар'у, поклон имаш от мој сина, пепеларјув сина! Дојде от чуздина. Да ми дадеш ухтар'ут да мери алтӑните, што је добил аф чуздина!" Царјут, кату чу така, са почуди... стана сам царјут, гу даде ухтарјут на пепеларката* [V,PM,48].

**пепеларкин** adj 'нешто што се однесува на **пепеларинут** (тој што во минатото носел и продавал пепел)'

*~ царјут заедноч повел'а, робинки да му дадат дрехи, да си примени. Му дадоха, са примени, са урожи. И така сос млогу марифети и сос млогу лажа са чини царски зет пепеларкинут син* [V,PM,50].

**Пепелаш** top. 'мало селце во Драмско' – од *пепел* "според бојата на почвата или спрема прекар" [ЈИ-Ми...,71].

**пепелашкă** f 1. 'бедно девојче, што обично живее при макеа' *~ кату чју така татко и много са устрамоти от неа и млăкна. Аде дојде пладнина. По пладнина сички излезоха на хоруту, та ѝ вел'ат и на неа: "ади, кутро пипелашко, да поими на хоруту!"* [V,PM,206]; *~ и момата си научила, сама хождаши на паракав сос другиките и да принде. Та она не приндјаши, туку си буташи сѐ нетри на пипелот; дури веки ја беха извадили едно имја – кутро пипелашко!* [V,PM,205] – во случајот имаме употреба на зам. форма за прав предмет **ја**, наместо дативната 'ѝ': **веки ја беха извадили едно имја**; *~ цáрут дáшăл зăпувéт д-óдăт сăти тáму дă-прáвăт гóзба, дă-сá-гóстăт. И-пукáнăл сăти сéла. И óни сă-ублéкле, сă-стурúле. – "А тú сéди, Пипилáшка, дóма, му-вéле, нúа ќ-ојме кăј-цару"* [ДК,120] – во извадокот имаме употреба на номинативната форма во функција на вокатив: *а тú сéди, Пипилáшка, дóма*; 2. 'леб со вруќа пепел' *~ завареницăтă бахтала и ја праштала на воденицăтă да млејă наштја, белки ја изјадат короконцјуре. Момичката утишла и, кога сă вејке убаво смрачило, испекла си еднă пепелашкă (богача) и седнала да вечерјă* [V,PM,287].

**пеперуга** f, bot. 'мак' [BV,125].

**пéпил'ăну** и: **пипилúву** adj 'со боја на пепел, сиво' (Малецки го одбележил како неутрум [n]) [MS,s,81].

**пéр** m 'таткото на мажот во однос на снаата' – свекор [ЛС(К)94].

**пéра** f 'свекрва' (мајката на мажот во однос на снаата) [ЛС(К)94].

**Пералúштето** top. 'кладенец, место каде што жените переле алишта' (во месноста *Зраздол*, Драмско) [ЈИ,Ми...,171].

**перане** n 1. 'активност кога со вода (стоплена) и сапун се чистат алишта и сл.' *~ на среда рано за кладе нивјастата, да пере неколко ништа, за остави сетни на зăлвата перанету, тја за помете каштата* [V,PM,250]; 2. изр.: **нă-перинто ќи-утворе** (= се кажува кога некој новопримен член, било во семејството, било на работа, во почетокот се прави наивен, а подоцна ќе се покаже во правата светлина) [ПК,2(185)].

**первáс** m 'дел од рамка на прозорец (или врата)' [ПК(Грам)].

**пердáх** m 1.'казна со тепање'; 2. изр.: **ýдри му áјн пердáх** (= изнатепај го) *~ нé слýше ли? Удри-му áјн пердáх, дă-вúјш дáл' нé-ќ тă-слýше* [ПК,2(204)].

**пердáше** impf 1. 'оди брзо' *~ вúј-го кá пердáше, нă-мóјш д-о-стúгниш*; 2. 'силно кара, односно тепа (некого)' *~ кá-гă зăпирдăшиŭ, нă-мужé ни-пéт дă-кáже*; 3. 'ја прави завршната фаза од малтерисувањето' *~ ми-устăнá óш адúн зит дă-ј-спердăшум и ќи-с-óдум гáаре* **[ПК,2(84)]**.

**пердé** (и: **пирдé** – со редукција на неакцентираното **е** > **и**; за односнава појава поопширно во граматичкиот дел) n 1.'материја со која се покрива прозорецот' *~ сă кăчýвăт гóре нạ кунáкут. Дạ гу*

*ди́гнат пирде́то ви́ќе – па́ не кӑжу́ве, туку миѓу нојзте на чурбаџи́ата испа́ѓе прӑт ца́рут* [ИГ,111]; ~ *ако ти ја дадат, мила ле мале,[ поскоро абер ди чиниш,[ море да растурам ветки куќи,[ да направам висок сарај,[ мори пинџерки му сидифлиџи,[ а пирдијна кадифилиј* [ТГ,97]; **2.** 'слепило, мрежа на очите' ~ *преди четири години имах перде, сӑ чудих, сӑ чудих; немаше никој кулај, то пусто е око* [МС(В)76]; ~ *перделиа́ ej óн, чувéко стӑрée, пéрде и́ма нӑ-óчте, áку нé глéде* [ПК,2-(240)]; 3. – кога ловат риба на **ранила**, ќе изберат место каде што водата тече бавно, па таму ќе направат заклон од врбови гранки и др., од долната страна ќе истурат храна; на обалата ќе направат перде каде што се скриени рибарите за да не ги забележат рибите [ТГ393]; **4.** изр.: **нéма пердé** (= се кажува за човек што не го засегаат недобрите и срамни дела што ги прави) ~ *cjáa млӑдéжо нéма пердé, ки, шó сáкиш д-и́ма нӑприди́и. Hé сӑ-знáа кóј-ej стáр, кóј-ej млáт* [ПК2(180)]; **му-пукна́ло пирде́то** (= го изгубил срамот) [ПК,2(150)].

**пе́рдуф** m 'она со што е покриено телото на птиците' ~ *"Амӑн, бре брáте! Кӑко мóж дӑ-сӑ-кáчиш?" –"Ќи-тӑ-нӑпрáм и тéбе тáка áко сáкӑш дӑ-сӑ-кáчиш и ти. Ќи-тӑ-нӑпрáм лéсна кӑо пéрдуф. Jác тáка бе дибéл, сéстро", му-вéле* [ДК,-119]; ~ *су-ришéто и су-дӑ́рмун нé-сӑ пӑ́лне вóда. Плáче, чи́не, ви́ка, ци́ка – нéма. E, сӑ-субрáле врáпците, а-пужӑл'áле бáбӑта. Му-рéкле: "Бáбо, дóпри ришéтто! Ќи-си-истрéсиме ни́а трó пирдýфите, ќи-пáднӑт у-ришéтто, ќи-нӑпӑ́лниш вóда"* [ДК,-146].

**пере*** impf **1.**'чисти алишта и сл. со помош на вода и сапун' ~ *ки вида ногу жени от блиското до во извор село, шо идат тука да са перат* [МЕ(Р),69]; ~ *идну-дéн Нӑстрӑди́н уџá су-жéна-му ути́шле нӑ-рéкӑта д-и-испéрӑт пл'áчките. И прáле шо прáле сиднáле тpó дӑ-пучи́нат* [ДК,155];~ *сн - та мéн мӑ-чи́сте, мӑ-пéре и дéк ќ-óм нéјнто ли́це д-éј бéло. Hé кá ќ-óм нéјнто ли́це цӑ́рно дӑ-би́де* [ПК,2(244)]; ~ *нáпкум ка сӑ сублéчӑве дóма да гу пéре сéстра му, прáќи, сéстра му гу наóжѓе кáмӑнчто и нӑ мóж да сӑ наглéде на нéго* [ИГ,110]; ~ *кó си жéнен, глéндај си пӑ́нтју,[ глéндај си пӑ́нтјо, скрӑ́ши си врáто!" – "He сӑ́м éргéн, нó поцӑ́рнен,[ мáјка ми зелá невјӑ́ста,[ хáро дрӑ́мливо, мóшне спáнливо,[ фáшта да пéре, пéре и дрӑ́ме"* [ПсС(З),74]; и: **пир'é*** ~ *гу звáж'дами с'éтн'а, утúвами на студ'éната вóда да гу б'áлими, гу пир'éми у кури́туту* [MS,t,8]; **2.** изр. **ни́што нé гу пéре** (= направи голема грешка, не може да се спаси) [ПК(Грам)]; **сáкиш уз-мéн дӑ-с-(ис)пéриш, ама нӑ-мóјш** (= кога некој се оправдува и покрива некој чин што не е добар) [ПК(Мор)].

**перет*** m 'слуга, што помага дома' ~ *и л'у за дојди кумот, седнуват на една удаја все кумови, на друга одаја сватови. Тогај перетиту земуват онаја канискаmа, што беха направили момите на четвӑрток, ја поклонуват на кумовата трапеза* [V,PM,249]; ~ *стана тас мома, отвори сандукут, гу јади ширбетот и сос брасалката са беши обрӑсала устата ѝ и, га си разбуди царјувут син, што ки најди? Утрината фати да му се кара на пиретите му* [V,PM,235].

**Перибара** top. 'бара и пасиште меѓу селата Дреново и Височен (Драмско)' – "двосложен композитум од заповедната форма од гл. *пере* и именката *бара* и покажува што се работи во месноста; сп. top. *Пăрдикон*" [ЛИ,Ми...71].

**перивóл'*** m 'градина' ~ *пујнó вр'ấм'ạ идúн калýјạр исл'áзи ут манастúру, утúди на перивóл'у да субирé смóкфи* [MS,t,45]; односниов грцизам се јавува и како микротопоним во Зилјаховско, Серско [ЛИ,Ми...,171].

**перифéр'а** f 'се кажува за реон што се наоѓа на крај' ~ *си дóјдух тукá; и тук нáјдух Англи, Гáли, Италúји, Срấби на сулýнската перифéр'а* [MS,t,2].

**пéрке** impf 1. 'удира' ~ *áк-тă-пéрнум адна́ ќи-вúјш áрăнто;* 2. fig. 'навредува' ~ *тáа снáата сè тук мă-пéрке, áма сă-прáвум на-будлá, да-нé-с кáрме* [ПК,2(84)].

**пéрки** pl 'крилца со кои плива рибата' [ПГ(Фур)].

**перкија** f, zool. Perca fluviatilis. **Перкијата** е риба што многу често ја ловат во Дојранското Езеро. Не е многу голема – достигнува до 1,5 кгр. тежина (и до 30 см, должина). Телото ѝ е покриено со тврди крлушки чиј заден крај е запчест. Двете челусти ѝ се снабдени со многубројни мали, скриени запчиња. Бојата на грбот и по страните ѝ е зеленкасто-жолтга, со темни попречни рабови, а на стомакот е речиси бела. Во месец март женската ги испушта икрите во вид на долги пифтиести ленти, што се виткаат околу стеблата на водните растенија или пак пливаат слободно. Месото на **перкијата** е мошне вкусно [КД,58].

**пéрне*** pf 1.'турне, отфрли, удри' ~ *турú от дóл едúн кóш, си качú на кóшут, тури јулмéкот на гăрлото му, го пéрна кóшот да са обéси* [V,PM,7]; 2. fig. 'упати критика' ~ *пéрнј-о малко, зéр нóго гó-ј дигнáл нéшто нóсо* [ПК,2(182)].

**пéрнин** adj 'тој што се однесува чудно' ~ *гу-нăпăдúх нă-нéго. И óн питýве пу-нéкуј рăбóти, áма óн бил нéшто..., глéм óти нé-ј тăмáм ни нă-пáмито... Уш нéкуј кнúги пишувáл, вéл'ше. Нé гу-знáм кăквú кнúги сă-тúă. Мáлку уд-акấло пéрнин бúл* [ПК,2(239)]; ~ *дýр нé гу лúче зăгудúнте, алúс пéрнăн-еј* [ПК(Грам)]; односно: 'жена (девојка) со несериозно поведение' [ПК,2(188)]; ~ *ќуптéн бúше пéрнина, кá сă-мăжú кóј знáа?* [ПК,2(84)].

**пéрница*** f 'мека постилка врз која човекот си ја става главата кога одмара, односно кога спие' ~ *што н'áшту му арéсаши за кấштата, и купúл: пóстел'а, пéрници и дрýги рабóти* [V,PM,19]; ~ *си собраха на трапезата, јадоха, пиха; стана ламјата постилала дјушега, перници, за да легнат да спат, та тогас чиниши хесап да ги изјади* [V,PM,103]; ~ *ќ-óјш тáмка, ќи тă прăчéкăт... ќи-испáдне óна, ќи-т дáде слáтко (дúско), ка-вé ќ-ти дáде, - уф óчте нéма да а пулéдниш. Нạ вéчăрта уф ạдúн јургáн ќи-спúјте, нạ аднá пéрница* [ИГ-112]; ~ *тạкá иштé кạ спáле, кạ плạкáле и двýјцта, тóа дéтто кạ плạкáл, сấлзите ут óчте прăку пéрницта ду душéгут прăтунúле* [ИГ,112]; ~ *мáјкăта кá видéла óти змú-та гă-спăсúл, зимáла, му-ддéла лúра и-рăчéла: "Ки-гă-клáјш вéчăр пут-пéрницăта, сéко сăбáјле еднáта двé ки-сă-прáвăт. И тăкá бугáт ки-сă-чúниш. Ама нéма нă-нúкуј дăкáјш"* [ПД,152].

**перо*** n 1.'дел од покривката на

**телото од птица'** ~ *и кога ки ти дојди некоја газа на главати ти, да го туриш перото на вогино, и ниа на тебика можими да ти помогними ниишту* [V,PM,96]; ~ *и тóс ги напрáви крилáта... ги стóри ут кóкуш'кóви пирá* [MS,-t,58]; ~ *Гу фăрл'ăт нă бунúштто. Тáм си лéже. Пуминáле адни гăлăбе. Вóа знąјáл и гăлăбско да гувóре... и тúą гăлăбто си прăкăжуваáле: "Дą му пýштиме ąднó пéро, дă си-ј чéпне óчте, ќи пулéдне"* [ИГ,114]; ~ *да га удерéш кожáта и да ги чúниш мјáх; да гу напăлниш мјáхот, вóда и месóто, да ги докáраш тýка, да ми ги кладéш нá врăх перáта ми, óт еднáта стрáна месóту, от дрýгата водáта* [V,PM,136]; **2.** 'направа за пишување' ~ *о јоди, јоди, до дуќајне,[ да ми земиш, стара мале,[ да ми земиш бела книга,[ бела книга, златно перо,[ да испишам бела книга,[ бела книга црно писмо* [ТГ,37].

**пéрун** m 'голема шајка, брут' [ДК,-105]; ~ *и чýпăта утúшла дóма и му-рéкла нă-тáтку-му: "Дăскă-лúцăта сáка дă-тă-зéва тéбе". Тó му рéкăл: "Арно. Јáс кă-ќи-му-кýпăм ини-чéјли, áк и-зăбéсе инăш нă-пéрунут-му гóре, áко пáднăт тúа чéјлите ут-пéрунут, тугáј ќ-ă-зéăм дăскăлúцăта"* [ДК,147]; и **пирóн** [MS,s,83].

**перýника** f, bot. Iris germanica 'украсно растение, има остри и зашилени лисја, спаѓа во групата на устоцветни' [ИГ,127]; в. **пиринуга**.

**Перушинéстата Скáла** top. 'планински гребен, карпи во кои имало гнезда од орли' (сп. *перушúна* = пердушка, перја; *скáла* = карпа) [ЛИ,Ми...,171].

**перýшки** и: **пирýш'ка** pl 'она со што е покриено телото на птиците – перја' [MS,s,83]; ~ *и тóјнака зéма мрéжата, отúде нá éзера, ловјáл, ловјáл вездéн, не можá да фáти дрýга, сáмо еднá чýдна рúба сóс влакнá, сóс перýшки. Рúбата му вéли: "заштó мú си фáтил мéника? Јáзе сам цáр нá рúбите"* [V,PM,-143]; в. **пéрдуф**.

**пéрце** n, zool. **1.**dem. од **перо** ~ *вóа знąјáл и гăлăбско да гувóре... и тúą гăлăбто си прăкăжуваáле: "Дą му пýштиме ąднó пéро, дă си-ј чéпне óчте, ќи пулéдне". И му пуштýвăт ąднó пéрце и вóа, алáќи, гу нăјдýве, си чипнýве аднóто óко, – му сă прăвúдуве* [ИГ,114]; **2.** изр.: **лéк кýгу пéрце** (= несериозен, со "лесно" однесување) [ПК(Грам)].

**пéс** m, zool., Canis familiaris 'домашно животно што ја чува куќата и имотот' ~ *зąминáл иден-чувéк, рéкăл: "Бáјче, шо прáјш?" – "Шó дą-прáм, му-рéкăл, нé-мą-сáкăт вúе сúнуфте, тáка мą-úмăт кăту-ńéс"* [БМ(Зб),196]; ~ *сиромáх бéши, úмито му Лáзар, тóа па си вăр-тиши до пóртата нéгува, ем úмаши рáни, и пичáлиши да си најáди ут рóнкити шо паѓáле ут трапéзата зингúнцка, тукý и псéтата му лúзнаа рáнити* [MV(K),274]; – во некои регии почесто се употребува називот **куче**, отколку **пес**, сепак и таму обичен е изразот (клетвата): **ùéта да те јáдăт** [ПД(125].

**песнопóјка** f, в. **песнăрúјка** [ЛС(К),100].

**песнăрúјка** f 'жена што убаво пее'; за маж: **песнăрúа** [ПД(Ф)].

**п'éт'** num (= десет минус пет) ~ *сандáлу стáнува ут п'éт', ут ш'éс прăнч'ки, усăхнува сандáлу закáцини пу ш'áјкит'ą, пу стр'ąхáта* [MS,t,5]; ~ *и си з'éват рăнка ... ут пéт' дакúка с'éтн'ą трăгна пампóр'ут* [MS,t,84]; ~ *ја урáт нúвата ч'éтир, пéт' уралá, стáнува хýбаф надáс*

[MS,t,3]; ~ *и за дад'éш' на д'ắт'ạнту пéт' лúрă* [MS,t,83]; ~ *гуворú жéната, да му ричé: Нéмам мắж. Вéли на нéа Исус: Арно си рéкạл шо нéмаш мắж: óти пéт мắжи имáл си* [MV(K),257] – најсериозна потврда дека е под прашање тврдењето на некои слависти (Ј. Иванов, тој прв пишуваше за тоа, по него М. Малецки, Зб. Голомб и др.) што случајот: **тој рекла го толкуваа како** зачуван полуглас во слаба позиција, нашиот пример: *арно си рéкạл* – се однесува на женски лик од Библијата (имаме забележано и др. слични примери што се нотирани на соодветни места во Речникот), сите тие упатуваат на друг заклучок: и во двата случаи се работи за нефункционирање на категоријата род во овие говори – еднаш субјектот е во машки, а предикатот во женски род, друг пат субјектот во женски а предикатот (л-формата) во машки род; за ова в. во граматичкиот дел.

**пет прста** f, bot. 'име на трева'; сп. народно лекување: – кога на некое дете ќе му се јават *жлl'ешки* (= отечени жлезди) ги лекуваат на тој начин што ќе се земат исушени лисја од тревата *пет прста*, ќе ги истолчат, смесата ќе ја натопат со зејтин и ќе ја стават таму каде што има отечена жлезда (*жл'ешка*) [ТГ,124].

**пéта** (и: **пента**) f **1**.'задниот дел на стапалото' ~ *Бог да јобије, мамо, кундурџијчето![ што ми прави, мамо, пандофлички,[ што ме ного стегат, ох јоф прсти,[ ох јоф прсти, мамо, чак до пета* [ТГ,39]; ~ *нạ пéнтạтạ хóди* [ПсС(З),69]; ~ *пулека си терај, лудо,[ твоја брза којна,[ да не ми настăпиш, лудо,[ меснати ми пети,[ меснати ми пети, лудо,[ на бајна бајнани* [ТГ,157]; **2.** изр.: **ќи-ми-ј вúјш пéтте (óш аднýш)** (= уште еднаш нема да ме видиш, последен пат доаѓам) [ПК,2(201)]; **ќо-измéре уд-глáва ду-пéти** (= ќе го посматра испитувачки) ~ *шó чувéк ќи пумúне ќо измéре уд-глáва ду-пéти* [ПК2(158)].

**п'éта** f 'вид направа', сп. **суфрá** [MSs,-82].

**пéтала** f 'метална потковa, плоча што се прицврстува со клинци на копитото од коњ или друго крупно домашно животно' ~ *и му вилú ... : "дáј ми ја пéталáта и кусим'ó! ... јáс дýр на тузú вр'ắм'ạ ч'áках да т'ạ дукáрам и за си пóда на нóс сф'ắт"*[MS,t,37]; ~ *нáдини си ги в'éткит'ạ рýби, ńзвади м'ạ пéталáта ут нугáта, ч'éпни ми инó кóсми ут ч'умбáзу* [MS,t,33]; ~ *а пýсна брáт-и да пóј да му клад'é пéтала на кóн'у* [MS,t,51]; ~ *излезоха наречниците му и му вел'ат: "синку, на таја работа, што ти пуснаха, требува... да здигниш на кон'у четрите ноги, да му туриш свингер на петали месту... ча инак ки тропка кон'ут, ке да си разбуди протудрак* [V,PM,74].

**петемúка** adj, f 'мила, сакана', в. **питимија** ~ *имáла мáјка шчéрка петемúка,[ шчéрка петемúка, еднá кајметлúка,[ дáла ја дáла даскалúца сă-ýче,[ даскалúца се-ýче до-трú гудúни,) до-трú гудúни и три месéци,[ тáа нé изýчи до-трú гудúни,[ туку изýчи до-шéс месéци* [ПК,2(260)].

**петина** num 'пет лица' ~ *пак тојнака... чул и му вели на негу, којто смрăкаши морету и от носо му висјали ледници: "еј побратими, ади стани, ча на тебика дојде редот да ни куртулисаш, ча ламјата повел'ала да изгорат една фурна три дни и да на фăрл'ат и*

*петината аф фурната?"* [V,PM,46].

**петгудишин*** adj 'некој што има пет години' ~ *Уддéме уф-нéго. Пу-аднá нидéл'а дигнáме-сă зă-Дóјрăн. Нă-прăкарá на-Дóјрăн. Уддéме уф-Сфúт-Илúцката цăрква. Тáм мáјка-ми умрé. Устанáме: петгудúшна сéстра, áс и гудинáк брáт* [ПК,2(359)].

**Петку** 'м. л. име запишано во југоисточните говори' – од текстовите што следуваат излегува дека истата форма ***Петку***, во првиот случај е употребена како вокативна, а во вториот како номинативна ~ *де, един ден беше заминал от дома му, друг един просик та му вели: "ади Петку, стани да појми на сфети Илиа, динеска панаир станува, тамо да просими!"* [V,P-M,196]; ~ *пак излезе змиата, фатила да играи, дур си насити и пак му напăлни таистрото алтăни. И така ката ден кату чиниши, Петку напăлни си една кăшта алтăни и си чини по-зенгин от царјут* [V,PM,197].

**петле** n, zool. dem. од **петел** ~ *ако си петле чопни си пашка, ако си пул'ка – крило си чопни* – ова го зборуваат додека го држат пилето в рака, потоа ќе го пуштат и ако се **чопне за пашка** – значи дека е петел, а ако пак се **чопне** за крило значи дека е **пул'ка** – празноверие **[ТГ,402]**; ~ *"Ки ти кăжум едно нешто, ама ки ми слушиш?" – "Ки ти слушам. Татко ми ми велише: "стар чувек што ки ти рече, да го слушиш!" – "Зад тоа, зад тоа рид има едно пăсто село; в таа, в таа куќа има чтири кукошки, едно петле"* [V,PM,273]; ~ *Чéка мáјка дạ-си-дóјде ќéрка-ú и кáк не-дохóди тăргнáла да-ја-пресрéтне. Утúшла в-гурáта, вл'áгла в-кăштата. Кáк ги вид'áла червáта по-дирéците, паднáла и умр'áла. Момúчето останáло сос-мáчето, кýчето и пéтлето* [ВС(Кал),336]; в. **петл'ăнце**

**петлúрка** f 'голема златна монета' (= пет лири) ~ *коги ќи са армáса мóмата и зéтот ќе му дáде пешкеш петлúрка* [BV,130]; ~ *тáа нúва ут-Тýрците гă-купúме. Тóги Тýрците тýрцки пáри тéрат, сáкат лúри. Е, уд-дéка тúạ? Јáс зéх, о-рăсипáх никáфут шó бúше прăвúл свéкрут, кá кăжá дéлто дă-ј-кýпме тúа нúви. Шó-ј никáф, пúтиш? Никáф еј питулúрка* [ПК,2(288)].

**петлица*** f 'мала направа со која се запетлува облека, копче' ~ *"е, ако не ми лăжиш, извади белите цицки." И ва тăгл'а петлицата и сă разгăрди* [МС(В),98].

**пéтл'ăнце** n, zool., dem. од **петел** [ПД(Пат)] ~ *станах уф зори (прад зори), питлијнта кога прапијаја* [ТГ,11]; – *армасанте* девојки, за празникот *Прошка (Запустејне) бакнуват рăка* на роднините од страна на свршеникот, и добиваат *металик*, а од ониe што се поблиски роднини по грош два или *игла сус рубија* или *петлинце* (= брош од сребро во вид на петле) [ТГ,34] – станува збор за периодот пред Балканските војни; – кога е најмало се вика **пиле**, потоа **петлинце**, па **петле**, па **питилак** [ТГ,403].

**пéтмúна** num 'пет лица', в. **петина** ~ *мúнáа зăминáа двáјст и пéтмúна,[ двáј и пéтмúна, вéрна дружúна:[ нáјнăпрéт вăрви Трáјко Морáрцки,[ по-нéго óди Тýше Богдáнцки,[ прáво си-тéгл'ăт зạ-Стујáкạво* **[ПК,2(272)]**.

**петнаjсi** num '10 + 5' ~ *детенто понапрет си даврандиса, сос един бардак и уклавал петнаjсi душа* [V,PM,-

63]; ~ *сproти мајчини ми повелениа – мајка ми е дип харна – преде петнајси или осомнајси години да и дошел у д'адова кăшта един гост, га ареса на мајка ми, за един вечир са винча сос неа* [V,PM,56]; и: **петна́јсти** (не·е: adj) ~ *и за дад'е́ш' на д'ắт'ạнту пе́т' ли́рă за кафе́ту и петна́јсти на т'е́б'ạ* [MS,t,83]; односно: **питна́јси** ~ *има́ш'и ино́ д'ắт'ạ питна́јси, ш'исна́јси гуди́ни; би́ш'и уч'е́л куту́ у Атина, сă би́ш'и фа́тил у иди́н ч'у́рбаџ'и́ја* [MS,t,26]; ~ *питна́јси дни му да́ва мју́хле́т: тó за стóри пóху́баву н'ắш'ту ут занаја́т'ут-му, нóс за ја в'е́ни мума́та ж'е́на* [MS,t,19]; ~ *за пруми-на́т питна́јси дни с'е́тн'ạ нара́ст'ува, пу́ш'та три́, ч'е́тир листа́* [MS,t,5]; ~ *сига́ му вили́ на визи́рину: "за ти да́м питна́јси д'е́н'уви мухле́т, да пóш' да сă науч'и́ш' ш'ту вил'а́т н'ắс, ш'ту ги пи́сахми на тифте́р'у"* [MS,t,40]; ~ *ут мрắва вр'ắм'ă д'ắт'ạту ста́на питна́јси, ш'исна́јси гуди́ни* [MS,t,9].

**Пе́тра*** 'ж. л. име запишано во Дојранско' ~ *Ста́ни Пе́тро, ста́ни шче́рко,[ о́јгин дă-нăва́лиш, вичe̋ра дă-пра́виш,[ вичe̋ра дă-пра́виш Пе́тро, ки-ни-дóјдат гóсте* [ПД,155].

**Петре** 'м. л. име од Солунско' ~ *напкун и му рече на Петре зан-данжијче: "да ми дадеш бела книга и едно каламар да изписам една молба на Имир Никола"* [MC-(B),93]; ~ *пазарот ни беше три лири и лира му даде Петри пишин* [MC(B),77].

**Петриво** top. 'име на населба (не-когашен чифлик) воЕницевар-дарско' ~ *тăка је не сăл су Пос-тул ами су сăтă околни чифлици: Грубивци... Петриво* [ME(P),86]; и: **Петриву** ~ *да зăфатимă уд уздолу: на угри-слăнцă Долнăтă Малă,... биз мегјă су Постул, Бозиц, Петриву, Кушинуву и Коникуву* [ME(P),81].

**петрóфка кру́ша** f, bot. 'дрво круша чии плодови зреат околу празникот **Петровден**' (среде лето) ~ *ја́с, óп, сă-најде́х на-сре́ди. Една́ цăрве́на мумиа, пắлна кру́ши, пет-рóфки кру́ши. Се́дат Ту́рци ус пиштóле. "Се́дни, се́дни де́те, зе́ми, зе́ми кру́ши, не́-сă бóј", ми ви́кат* [ПК,2(358)].

**Петру́пол** 'град во Русија, Петро-град' ~ *óниј господа́р на Мóсха, што му рече́, дали́ и́ма Бóг на ва́шта зе́мја, óн запа́дна и са чини́ прóсик, прóсиши по ту́ка по та́му, и така́ оти́де и на́ Петру́пол да прóси* [V,PM,153]; ~ *кату чу́ така́, де́тето побе́гна, оти́де па́к да прóси. От мắра вре́ме се́тни најде́ друга́ри да и́ди на Петру́поли* [V,PM,152].

**петстотини** num '400 + 100' ~ *отиде, от един увреин на заим пари земал, от един до петстотини гроша* [V,PM,192]; и: **пе́стутини** ~ *и пи́те чуве́ците, кóј кăквó дă-нóсе. Та́а кăжа́: – Ако-сте-стó кóли, дă-се-чи́нăт пе́стутини, ил'а́до* (пишува: 'ал'адо' - печатна грешка?), *кóлку мóже; ма́јстурто, ако-сạ-де́сет ду́-ши, не́ка би́дат петна́јсе, два́јсе, стó ду́ши* [BK,283].

**пе́тăк*** m 'петтиот ден од неделата' ~ *све́кăрут ќе-оти́де у-мóмạта ... кóга ќе-му-па́дне пắт, – за-сва́дба да-се-прикажу́вạт. Ќе-ка́же све́кăрут: "Ќе-да́јш мóмạ- та, за-ф-неде́л'а сва́дба да-пра́виме?"... – "Ќе-си-зе́ваш тắпане, на пе́тăкут ó́ште тắпанут ќе-го-зе́ваш, це́ла сва́дба ...да пра́виш* [BEв(Бар)]; и: **петóк** ~ *на у́тринта де́н шó и пу петóкут, си наса́бра́ле Старе́ите и Ф-те на Пила́то, и му ве́леа: А-фе́ндо, сă а смили́хми óти та́а лắжа шо си*

*ре́кал, жи́в биде́ки: пу три́ дни́ на́пкун ки заста́ни* [MV(K),289] – периферните говори по правило кријат повеќе архаични посебности, таков е случајот со зборoформата **бидеки**, во која се зачувала глаголноста: *та́а лъ́жа шо си ре́кал, жи́в биде́ки;* и: **пито́к** ~ *ее-е, сă-сиќа́вум, ка́ не́ сă-сиќа́вум, кут сја́а ме́-ј: уф-пито́к сăба́јлинта, ву́јко пригна́ вăло́јфто, удде́ нă-миси́ркăта. Шо́ бре́ та́м нă пăзăри́штто сă-нăпăлни́ло чуве́ци? Кукуше́не си́чките избига́ли* [ПК,2(247-248)]; ~ *Мура́рци па́ христија́нско се́ло би́ше и Але́ксуво, тăка́ пуд-на́с уд-да́лу, а ни́а би́ме уф-стриди́-пăк. Ште́мница би́ше на́што се́ло, та́м сă-бе́рше и пăза́ро уф-пито́к* [ВК(Пат),288]; – така е во Кукушко, во дојранско-гевгелиската регија има фонетски измени: во Фурка **пито́к, но во** соседната населба Богданци **пăто́к.** Во минатото овој ден се третирал за празник: тој ден сите постат, нова работа не се почнува, исто така не смее глава да се мие; сп. верување: *кăсметлија си бил, мајка ти не је придела спурти питок* (се однесува на човек што "се спасил од голема несреќа затоа што мајка му празнувала тој ден"). Некои **питоковци** имаат свои имиња: **Вели-питок, Сирни-питок, и Балакли-питок** (= првиот петок по Велигден) [ТГ,9]; во крајниот југоисток се среќаваат траги од назалниот изговор (примерите се од Солунско): *п'е́нтук* – сп. **стсл. пѧтъкъ** [MS,s,81]; ~ *после за растроши един кулак от ониа, што сторили на пентук, и ки го фăрли напрет и назат, за ирмен за си прикрăсти три крăстови* [V,PM,250].

**п'ѐфира** m, в. **пехер** [MS,s,81].

**пехер*** m 'татко на сопругата, дедо' ~ *он оти́де, му каза́ на кади́ата, и на мăжо́ и на пехеро́ и́* [V,PM,11]; ~ *оттамо пак арапинот издигнал сандукот, гу и нел на пехерот му, л'у нетри на дворут го остави, и побегнал* [V,PM,235]; ~ *тој зема царјувата мома. Кату са винчаха, тој му вели на пехерот му: "е, пехер мој, сега ниа адет имами, пăрво да дадеш на момата ти един хубав кон"* [V,PM,237]– во контекстот имаме употреба на номинативна форма во служба на вокатив: **му вели на пехерот му: "е, пехер мој"** ; ~ *му ве́ли: "господи́не, дине́ска чух, пехеро́ ти, кажу́ваши на сел'а́ните, ча си ви́дел на со́нут една́ какара́ска"* [V,PM,31].

**Пехца** top. 'примитивна печка за редуцирање на железната руда'; сп. стсл. **пештъ** (Мрвашко); во околината на с. Старчишта (Драмско) "Покрај коритото на **Задменска река** се гледаат остатоци од стари печки (сп. топ. **Пехци** – мн. форма), каде што се обработувала рудата"; обработката на железната руда во минатото во Драмско била доходовна дејност, за тоа сведочи богатата микротопонимија, сп. уште еден пример: **Пехцето** 'ниви и ливади покрај **Караќојската река'** (Драмско), таму била печката (*пехцата*) на *Гуцјо-чорбаџи* којашто престанала да работи некаде кон 1900 г.; на друго место, покрај **Сенгеловската река** имало грамадни купишта згура, доказ дека овде на големо се обработувала железна руда [ЈИ,Ми...,172].

**пе́чат** m 'направа; трагата што ја остава таа направа врз документот ја потврдува веродостојноста на напишаното' ~ *ќе-ви-ги-пла́т'а, ва́жно, ќи-ми-да́јти доќуме́нт. Сме́тка, ра́списка, пе́чат, о́ти ку́пена уф-Бăлга́рија земл'а́та* [ЛС(К),121]; ~ *и дујде́ли. "Има ле́к?" "А-а, и́ма,*

*а́ма ќи-да́јте дă-в-у́друм п-а́јн мију́р нă-гắзо, п-а́јн пича́т". Е, шо́-ќе́-ј? – ут-ко́јн пло́ча* [ПК,2(231)]; ~ *"До́бро, му-ра́че́л, слу́ши, ја́ тăка́ нă-стра́на, дă-извѝнте, ја́ еди́н та́ткуф печа́т дă-т-у́друм нă-гắзо, на́-ти е́дна шăка́ пăри́". То· ка́-ј виде́л пăри́те: "Пă, рăче́л, шо́ ки-бу́де еди́н печа́т а́к ми-у́дре нă-гắзо". И му-ужди́ре е́н-печа́т* [ПД150].

**пече** impf **1.** 'кога нешто (пр. месо, јадење) е ставено на оган и се приготвува за јадење' ~ *ка слушá шо и Да́скалот, си убличе́ ѕубе́ту (о́ти би́ло го́лин) и си пушти́ уф мо́рито. Па дру́зите Учени́ци дујде́ле су ка́јикут. Ка испадна́ле на су́хуту, а гле́дат о́гин запале́на, и ри́ба шо си пе́чиши, и ле́п* [MV,K,338] – проширена употреба на суф. **-ин** во придавката **голин** наместо 'гол'; второ: рушење на категоријата род (именката во машки а атрибутот во женски род): **гле́дат о́гин запале́на;** ~ *оттамо отидоха на едно место, една водиница три камини брашно мелеха, и троица месиха, и троица печјаха, един јунак не можаха да гу нај‌адат* [V,PM,233]; ~ *тој, кату отиде малко нетри на дупката, беши нашел една стара баба, палила една хурна да пече л'ап* [VP,M,221]; ~ *жената кату ја чисти харно кокошта, кога гленда гол'амото дете, на кокошкината глава пишиши, ча кој за ја јаде главата, цар ки си чини. Кату виде така, ја открадe главата, побегна, са скри, ја печи, ја изјади* [V,PM,231]; ~ *е, се́га гу-викну́ва бра́т-му нắтре, о́де бра́т-му. Г-уткри́вăт, шо́ ќи-ви́ăт – о́вен. Гу-де́рăт, гу-бе́сăт и гу-пе́чăт дă-гу-ја́дăт. Туга́ сă-сми́ри су-бра́ту. Ето во́-е: "Бра́т бра́т не́ ра́не – те́шко то́ шу-гу-не́ма"* [ДК,152]; ~ *гу сă зако́лили д'ắт'ăнту, гу сă кла́ли у ху́рната да гу пика́т* [MS,t,**80**]; **2. 'грее' (сонцето)** ~ *то́·-ј ле́тто, ко́га пе́че но́го* [ПД(137)]; **3.** изр.: **нă-гắзут ја́јце му-с пе́че** (= на голема мака е); **го мắче, куту нă-жа́р до·-пе́че** (= кога некој е подложен на сурова тортура) ~ *но́го го мắче, гу-јстиза́ве, живо́то мо́-ј куту нă-жа́р до·-пе́че (нă-шиш до·-вắрте)* **[ПК,2(186)]; ле́п са-пе́че** (= лете кога зреат житата, кога е голема жештина) ~ *то́·-ј ле́тто, ко́га пе́че но́го, прắд же́тва, вурки́на-ј, о́јгин еј но́го* [ПД,137].

**пе́-че́с** num 'пет-шест' – приближен број ~ *а́с би́х нă-гуве́·та, гуве́·та па́сăх, дујде́ чи́к-ми, нă-та́тку по́ мắле́чук бра́т и кăжа́: "Ај‌де бе́гат си́те, ќи-бе́гме га́·ре". И удде́ се́лто, пригна́ ади́н ѕигва́р, а́дна ко́ла прắгна́а. И ни́ă пу-чи́ко, и́мăхме пе́-че́с гла́ви гуве́да и две́-три́ ко́зи, и зắбра́ме и ка́рăме. Пра́во нă-Ште́мница о́дме, то́-ј пắт нắ-го́ре* [ПК,2(Мор–218)]; ~ *гле́де ади́н гắрчки вујни́к стo·́ нă-пắто. Ни́ă о́јме зă-Гắрција, ми́слиме о́ти па́к е ту́рцко, ќи-не́ма гра́јнца. "А, ви́ке, ни́ă уд-Гắрците бе́гиме, на́ нă-Гắрците ќ-о́диме". И дујде́ме ду-не́го, зăпре́ме. "Зăпре́јт ко́·л'те"; пе́-че́с ко́ли тăка́, про́сти ко́ли, ус-две́ тăрка́ла* [ПК-,2(Мор–220)].

**пе́ч'ин*** adj 'храна (пр. леб, месо) што била на оган и така е приготвена за јадење' ~ *та́м има́ш'и ина́ пе́ч'ина гắска ут вắнк на пиш'ќу́н'у и гắската б'ắш'и на мелези́мину* [MS,t,56].

**пе́чини ко́ри** pl 'вид пита' (во западните говори: **тури-печи)** ~ *то́ -ј ба́ница, сă кла́ве ма́лчко ре́тко те́сто уф типци́ита и сă-зăпе́чуве, се́тне па́ сă-кла́ве ут-те́стто, па́*

*сă-путпе́чуве и сѐ тăка́ ду́р дă-сă-нăпăлне тиқу́ита* [ПК,2(84)].

**пе́чка** f 'железна направа во која се пали оган, служи за загревање на простории' [ПД(Пат)].

**пе́чăво** n 'јадење печено' ~ *зą* **гу-ле́мјут ниша́н** *дујде́а па́к то́г'иска о́сум ду́ши: све́курут, ву́јкọто нą мо́мчто, те́тинут дујде́, де́вирут (бра́т му), ку́мут дујде́ и дру́зи ни́јни рудни́ни, бăрче́дăвци. Но́саа пе́чăво, ри́ба уф та́ва* [ИГ,116]; кај Тановиќ, пак од Гевгелиско: *печуво* – пред свадбата свекорот со блиски роднини одат да ја посетат невестата да ѝ порачат *да се чине азăр за уф чужда куќа,* при тоа тие носат и подароци: *кулак, печуво и карта сус вино; кулак* е леб од пченично брашно; *печуво,* ако е пост – риба *шаран* печен во тепсија со кромид, а исполнет со различни мерудии, а ако се мрси тогаш: печена гуска (или мисирка) [ТГ161]; на друго место, пак кај Тановиќ: *уф типција пуд вршник пичено месо* [ТГ,208].

**пе́ш** adv 'движење само со нозе', в. **пе́шки** – во илистративниот контекст што следува ги пренесуваме доживувањата на Ефка Кол'ува од с. Ицеларе, Кукушко, која што го доживеала егзодусот низ кој поминале многу Македонци од југоисточниот егејски дел за време на Втората балканска војна 1913, кога грчката војска со преднамерна цел да приготви услови за елинизација на односниов простор го уништи градот Кукуш и триесетина села во околноста. Тоа го правиме, свесни дека ја оптеретуваме речничката граѓа, но исто така свесни дека тие факти треба да се забележат за да не се заборават. ~ *Ка́ бига́ме? Ни́ą, не́л' кăжа́ме, ут-мо́јто се́ло, ут-Иқила́ре, сă-фăти́ бо́јо, и ка́ бига́ме одве́чăр чуве́ците си́те си-тувăри́а ко́л'те. И пригна́а ко́л'те, чини́а. И мо́јто та́тко, тувă-ри́ме, чини́ме и сăба́јлинта ма́јка ќи-нă-јспра́те де́ција, ка́ ќи-пу́кне гăрна́тта прику кӑштта и вăло́вто, ади́нјут нă-го́ре, ади́нјут нă-до́ле о-уднисе́. Тува́рна, азӑр, ко́лта с-јаа-устăви́ме, тăка́ избига́ме ус адна́ ду́ша. Ус-житва́рски ру́би, кăкви́ би́ли, ус-тăкви́ с-јо́даа чуве́ците, ус-дри́пуви ру́би. А дру́зи се́тне нă го́ре, шо бига́а, ка́-с-утвури́ бојо, по́ сă-нăбăви́а, по́слăбо́дно си-зима́а ше́ј. Ут-та́м, а-бре́, а-бре́, та́а зи́ма удде́ме уф-Со́фја, та́м сиде́ме. Ду-Со́фја сѐ* **пе́ш** *удѝхме, сѐ нă но́га. Вујна́та, ни́а бе́гме, вујна́та пу-на́с и́де. Ни́ą нăпре́т бе́гме, нă-мо́ж дă-зăста́ниш, а́к-уста́ниш ќи-т-иско́л'ат. Сă-вăрна́а адни чуве́ци, Гăрците бу́а ги-искла́ле. Тăкво́ бе́гне дă-не́-да́а Го́спо. По́-л'то го́рше. Сно́пто пу-ни́вте ги-згуре́ли. Ле́бо гу-гуре́ли, жи́тто. Ба́ш уф-же́тва сме бига́ли... Пи-тро́вдăн. Ут-ка́ бига́ме та́а ве́-чăр, удде́ме уф-Ку́куш лижа́ме. Имăхме та́м адна́ ку́ма, та́м уф-ни́х лижа́ме. Та́а ве́чăр ка́ прă-лижа́ме се́тнă нема́ лижа́не, се́т-не, се́тне, бе́ги, бе́ги... ги вăрве́ме то́ Грăма́дна се́ло, то́ Нима́нци, Ро́шлăво, Дрăгуми́рци, Же́нцко. Та́м, деме́к, шо бу́а по́близу ду-на́што се́ло. Ни́а сме пăрви Иқила́ре, ута́м сă-фăти́ бо́јут, оти ми́ќи Ку́куш и ми́ќи Со́лăн би́ше. Пу пăтут: нăро́т, нăро́т, гле́јш чуве́к умре́л нă-пăто. Бе́-гат, мада́м Ту́рци и́дăт, ко-уста́вăт нă-пăто у́мрин чуве́ко, же́на – би́л, мăш – би́л, де́те – би́л, шо́ де́-ј г-уста́вăт. Ее-е, шо́ нăро́т изумре́ пу-пăто. И-ма́јки уста́ваа де́ца нă-пăто. Мла́да же́на гле́јш уми́ре, а́ј-вăрват. Иąт Гăрците, тăкво́ бе́гине би́ше то́о. Дă не́ да́а Го́спо* [ПК,2(Иц-282-283]; ~ *"Е-шо́ тă-ка́?" – "Ми-*

*бижáнци сме-ни́ă, нă-адни́ тăр-гóфци кăрáме стóка, зă-пáри. Нé ни-сă-плáште нă-пăмпýро, тăкá ки-с-óјме пéш"* [ПД(172)].

**п'éш'** f 'фурна (направа за печење леб, печиво и др.)' ~ *тјáнака по-нáпрет оти́де, кóлко јýди самовили и́маши тáмо, ги кладé, измéтоха, изчи́стиха хáрно нéјните конáци, та и́м вéли: "скóро влезéјте нéтри áф пештјá дá си искрýјти, чá аскéр млóгу дофá-да!"* [V,PM,140]; ~ *да гу клад'é на пиш'тá да гу испич'é* [MS,t,51]; ~ *исл' áзи пијдáх идýн арáпин кáта д'éн' ут нузи́ с'éлу јад'ăш'и пујнá п'éш' л'áп, пујнá мóма... гу з'é, гу закáра на кадăнфатм'ạ, да гу клад'é на пиш'тá* [MS,t,51]; ~ *му вéли нá дјáтето: "и́ди да му кáжиш на цáрјут, чéтри óки брáшно чи́сту сáм дá гу цéи, ...едýн л'ап да гу чи́ни, и пáк тóјнака сáм да гу полóжи на пештјá"* [V,PM,122]; ~ *ути́ди, ути́ди мрăва пăнт' и нáјди инá пéш' пýлна л'áбуви* [MS,t,**61**] – во текстот за некогашното вокално **л** имаме рефлекс **ул**: *пулна*, што може да се објасни како лабијализација, бидејќи основната замена за споменатиов глас во овие говори е **ăл**; ~ *и тóј ги з'éва кни́гиту, у пиш'тá ги фăр-л'а, ги згур'áва* [MS,t,**37**]; ~ *с'éт-н'ạ ја пулáват ш'и́ч'ката тапс'á сăс мáслу, ја закáрувáми (баклавата) на пиш'тá* [MS,t,**8**]; **сп. хýрна.**

**пéш'ка** impf 'стенка, офка' [MS,s,82]; ~ *по дно време един уврејн от онија, што фрăкат на Солун прăст, излеваши вăнка, и тој, кату фрăкаши прăст, си уморил, велаши "ох" и седна да си почини тамо. Дека седна еди-тамо, ету излезел един арапин, му вели: "што дјадо така пешкаш тука и викаш: ох!"* [V,PM,234]; ~ *фашта уврејнот, му дава на арапинот едната мома, зева трите врăвја алтуните. Пак от неколко дни сетни излазе уврејнот вăнка, фати да пешка* [V,PM,234]; ~ *а когá стáнá, просикот фати, си врăзá пак чакши́рат му, побăрка на земјáта за да везми кривáкот, но не можá да гу нáјди. Кату ахкаши и пéшкаши прóсикот за кривáкот, един човек питá го: "штó дедо ахкаш и пéшкаш такá?"* [V,PM-,189].

**пешкеш** m 'подарок, дар' [V,PM-376]; [BV,131].

**пéшки** adv 'движење само со помош на нозете' (без превозно средство), в. **пеш, пишак** ~ *вéле: "Ви́ă уд-дéк сте?" – "Ни́ă-сме, ви́кум, бежáнци, ут-Стрýмичко, крăј-Бăлáсца, тáмо. Куту-сурмáси чувéци, кăрáме дуби́ци нă-ајн-тăргóвиц, дујдéме тýка. Нă-трéно нé-ни сă-дáва пáри, трăгнáме пéшки. Кýкуш, вéл'ум, дéка-ј?"* [ПД,172].

**пештера*** f 'голема дупка меѓу карпи' ~ *и тамáн агá бјéше на вратата на пештерéта, и нат нéк от гóре дóјде другие óблак и пугăрмјá сас óган, са фăрли грóм та пáдна, та одáри змијéта* [V,PM,260]; ~ *и тојнака, кату си најади, стана му помогна на старицот, сече и тојнака мăра от дăрвоту. Вечерот стариот му вели: "синку, благодарим ти динеска, што ми помогна, затова това вечир ти са мол'ам: ела да идими аф мојта пештера на гости!"* [V,PM,84]; ~ *на Стáра Плáнина гóре и́машја адно сéло, што сá зóве Пири́н сéлото; и нáт сéлото гóре и́ма пéштери од сакалé* (= соколи) [V,PM,259]; и: **пиштера** ~ *И нóсе, нóсе уд-дека-удéле, пу-пăт пучнáле пугóре дạ-óдăт пу плáнинта, пу-*

*спили́јна, у-ка́рпи. "А, си рекла, ва не-ј арна рӑбота". Е, а-нуси́л, а-нуси́л и о́де на̨-адно̨-ме́сту, кре́ва а̨дна-сте́на, а-кла́ва на̨-кра́ја, а та́ пиште́ра да́-е* [БМ(В),194]; сп. top.

**Пештерата** 'длабнатина во карпи' над манастирот *"Св. Костадин"* (Клепушна, Зилјаховско); има случај кога името *пештера* од релјефен се префрлил на хидрографски поим, сп. *Пештерник* – река, лева притока на *Каракојската река,* која што пак доаѓа од карсни извори, од околината на *Врисова Пештура,* во близина на Трлис [ЈИ,-Ми...,172].

**пиа́нсфо** n 'состојба на организмот по консумирање на жесток алкохол, кога човекот не е свесен за своите постапки' ~ *аку фа́тиш, си́нку, сос пиа́нсфо и сос калпе́и и сос лошотии, да зна́еш о́ти ки гу изја́диш има́ниту* [V,PM,7].

**пива́рски*** adj 'нешто што се однесува на пијачката пиво' ~ *збира са̨ ка́пка пу-ка́пка и да̨-напӑ́лни едну-ши́ше пива́рско. Напӑлни́ шо напӑлни́ едно̨-ши́ще и ќи-о́дӑт идна́ ста́јнца милиционе́рска, дӑме́к пулицијска де* [БМ(В),190]

**пидри́ка** f 'волна приготвена за предење, кадела' ~ *Ка́ сӑ-преде́ли? Е, фу́рката те́-ј ту́к-тӑка́ зӑбо́дна, нӑ-по́јсо и ќи-мӑ́книш ни́шката; ту́к ќи-вӑ́ртиш тӑка́ и ќа-зави́јш ни́шкӑта. Па́ ќи-пу́штиш, па́ ќи-пре́диш. Сѐ тӑка́:* – ~ *Руда́но* (= направа за предење, чекрк). *Ка́ те́-ј курди́син и́ма ѕӑле́зно вӑрте́но. Вӑрте́нто ка́ ќо-кла́јш и́ма руда́но тӑка́ чӑпӑра́шка, ќи-те́-ј курди́син и ќи-си-пре́диш. Ќи-вӑ́ртиш руда́но. Нӑ-руда́но има мӑкӑра́. Е тӑка́ вӑрте́нто ќо-кла́јш и ќи-си-зафа́тиш. Е-е-е пидри́кӑта ќи-сја-тӑ́ргниш и ќи-зӑви́јш тӑка́* [ПК,2(Пл–254)].

**пи́е** (**и: пи́ј**) impf **1.**'во организмот внесува течности (вода, вино и сл.)' ~ *у́тр'а̨ да по́ј з'е́нт'у ут ко́зит'а̨ да в'е́ни иди́н ерќе́ч' да зако́лими, да јид'е́ми, да пи́јми* [MS,t,17]; ~ *"и ш'то пра́ви там на́с мо́ма?" – ја пи́та ба́бата; "мума́та та́м јад'е́, пи́ј сӑс измиќа́ркит'а̨, ни мо́ж'и да по́ј пуиди́н ни́ту пи́лӑ биле́"* [MS,t,21]; ~ *сӑ разбу́ж'да мума́та, брӑ́ка ш'урбе́т' , да пи́ј, пути́ру пра́зин* [MS,t,21]; ~ *тој вели: "жену́, се́га си најдо́х кӑсме́т'у, немо́ј ми ско́псаш! Сега́ ету пари ти доне́сох да ја́диш и да пи́еш"* [V,PM13]; ~ *"и́ш'тиш' да до́ш' сӑс м'е́н'а̨? за ти да́м ајлӑ́к хил'а́да и пе́т' ступи́на драхм'а́нта и да ид'е́ш' и да пије́ш'!"* [MSt,73]; ~ *"да ид'е́ми, да пије̨́ми и да си иб'е́ми!"* [MS,t,78]; ~ *сидна́л ми е Ма́рку и Јанку́ла [ ја́дат, пи́јат, лӑкӑрди́ја чи́нат* [МЕ(Р)95]; ~ *за с'е́днат у думá, за пучи́нат, за пи́јат кафе́, раки́ја и за вич'е́рат* [MS,t,67]; во употреба е и редуцираната форма *пи́ј:* ~ *виде́ на чешма́та да пи́ши едно́ пи́смо така́: "ко́ј не́ ки пи́ј от та́ја во́да еди́н та́с, мӑ́ж не си бро́и, от же́на по-олча́к је!"* [V,PM,122]; ~ *и то́ј казди́са и му кла́ди фарма́јќ на вино́то за да пи́ј* [MS,t,60]; ~ *"Ха! Ки носум на Св. Испас, а дали Св. Испас јаде или пије? Јас пак за него носум, а не друзи да јадат! Кога он не јаде и не носум!"* [ТГ,324] — текстот укажува како верскиот фанатизам кај дел од населението ја губи некогашната сила; **2.** изр.: **пи́јам т'ут'у́н'** 'пушам цигари' [MS,s,81]; **ус-бубáјк крӑ́фта мј-а-пи́јш** (= систематски ме измачуваш) [ПК2(205)].

**Пи́жов** (**Пи́жув**) **Тра́п** top. (сп. **пи́жо** – заштитно име на скороро-

дено, некрстено дете; **трап** – мало возвишение) [ЈИ,Ми..., 172].

**пизивол** m 'мрежа за ловење риби, личи на конусовидно ќесе'. **Пизиволот** е сплетен од праќе, отворот е нанижан со олово, а врвот врзан со долго јаже. Со него се лови секаква риба, но само на крајот на Езерото. Се вика уште и **сертме** [КД,60].

**пи́зма** f 'лутина, омраза' ~ *пи́зма не́ дӑржум а́ска* [ПК,2(84)].

**пизми*** impf 'мрази некого, го измачува' ~ *риче́ Го́спот на не́гови Учени́цити: Ва́а и пове́лата на ва́с, да си милу́вати иде́н на дру́ѓут. И сфе́тут аку ви пи́змат, а зна́ите шо пиши́н ут ва́с на ме́н каскандиса́ле* [MV(K),296]; ~ *и́лим чу́нким не́ сти ут во́а сфе́т, туку́ ја́с ви прибра́х на ва́с ут сфе́тут, зарди́ то́а ви пи́змат сфе́тут на ва́с. Да ми́слити прика́зната шо ви реко́х ја́с на ва́с. Не́ и по́гуле́м измиќа́рут ут а́гата не́гуво* [M-(K),296]; ~ *аку не́ и кажа́х на ни́х, ка дује́х, нема́ле гре́х... Ко́ј пи́зма на ме́не, и на Та́тко ми гу пи́зма* [MV(K),296].

**пизу́л'** m 'мал отвор во ѕидано огниште (настрана), таму стои **пирустијата** кога не се употребува' [ПД(119)]; ~ *то́о де́те де́н взде́н го-пасе́л ја́гнӑнцто и-вичирта́ сӑ-вари́не до́ма сус-ја́гнӑнцто. Ја́гнӑто пра́во напизу́л'о ути́ве и ру́п-ру́п-ру́п фӑти́л да-жва́ке адин-вӑглен* [ВК,284], кај Д. Иванов (од Гевгелиско) објаснувањето е подруго: 'ограда на огниште' [ИГ,127]; слично објаснување запишавме во Кукушко: 'ниско ѕитче до огништето' ~ *се́дни дупизу́л'о, си-сто́плиш рӑ́цто* [ПК,2(84)]; сепак односниве "различни" објаснувања имаат единствен заеднички именител: 'место покрај огништето'.

**пи́ивиц** m, bot. Lolium temulentum 'пијанец' ~ *ра́сте уф-жи́тто, а́к не́ сӑ-исчи́сте ка́к сӑ-сме́ле, ле́бо шо ќ-о-ја́јш тӑ-упи́јве, сѐ-т-сӑ-спи́и* [ПК,2(84)].

**пи́ивица** f, zool. Nirudo medicinalis **1.**'мекотелно животинче, без 'рбет, живее во води, ако дојде во допир со кожата на човек почнува да смука крв, се користи во народната медицина' ~ *до́д Ра́јна, о́ти а-бо́ле гла́фта, че́сто си пушту́ве крӑ́ф ус-пи́ивици, се́тне по́-а́рно и́ еј* [ПК,2-(194)]; ~ *грлото ји било, мале,[ куту остра сабја,[ лицето ји било, мале,[ тиквешка пугача,[ очите ји биле, мале,[ кустуренски црешии,[ вегите ји биле, мале,[ морски пијавици* [ТГ,52]; односно **пл'ӑвица** [MS,s,82]; **2.** изр. **али́с пи́ивица** (= се кажува за претерано упорен човек, што по секоја цена сака да си ја исполни целта) ~ *ка́к сӑ-запи́и али́с пи́ивица* [ПК,2(84)].

**пија́н** adj 'кога некој консумирал повеќе алкохол и ја изгубил контролата' ~ "*пу́стој, дја́ку, и ти кату́ по́пут пија́н-си*" [MS,t68]; ~ *пијан идам јод града,[ Велико мори![ Велико мори![ сритох мома в ливада,[ еј, ѓузел мори,[ еј, ѓузел мори,[ на којн трева жнијала,[ Велико мори![ Велико мори* [ТГ,345]; ~ *и што си веле младо јабанџијче пијано:[ "Седи сус здраве, тенка Малишовка јубава!"[ и што му веле тенка Малишовка јубава:[ "Оди сус здраве, море, лудо младо, пијано,[ оди су с здраве, море, лудо младо, без пиштоле!"* [ТГ,156]; ~ *царјут остана тамука пијан, си заспа. А ма гнусниот човек, кату беши млогу акăлиа, зема покривка, гу покри на*

*царјут* [V,PM,58]; и: **пи́јăн, пи́јн** ~ *ја́ кут а́ска ка́ си-ј блӑ̀скум а́н-ѓӑл'то ус-си́но, сно́шти па́ пи́јӑн дујде́* [ПК,2(193)]; ~ *пи́јни би́а (ба́а) си́те ду еди́н...*

**пијана вода** (<**пеена вода** – со редукција = вода над која пеел попот, "света водица") f – на празникот **Вудици** сите одат в црква, брзат да стигнат, да го слушнат попот кога пее *"Во Јордан'е..."* Кога ќе заврши литургијата *се свети вода. Водата се свети* или *крсти* пред црквата, во еден голем котел. Откако ќе *се крсти* водата, попот со китка босилек ќе им прсне по челата на верниците. Добро е, за здравје, човек да се напие *на гладно срце* чаша *крстена* или *пијана вода* (суеверие) [ТГ,25].

**пијанду́рко** m, в. **пијаница** ~ *сӑ-прӑ-жини́, удде́ ут-тӑ̀рӑн нӑ-гло́к, сја́а пӑ шо́-ј сӑ пугуди́ а́дин пијанду́рко* [ПК,2(207)].

**пијани́ца** m 'тој што пие многу алкохол' ~ *и тикна за Ѓуро пијаница от Куфалову* [МС(В),97].

**пија́тка** f, dem. од **пијато** 'плиток сад' ~ *пија́тка мо́ш дӑ би́де уд мета́л, мо́ж дӑ биде ут пурцула́н* [ПД(120)].

**пија́то** n 'сад, чинија', в. **пија́тка** ~ *пија́тки ги ви́куме ти: пли́ткички шо сӑ, а дӑлбо́ка ако-ј пӑни́ца сӑ-ви́ке; пија́тка мо́ш дӑ би́де уд мета́л, мо́ж дӑ биде ут пурцула́н* [ПД(120)]; ~ *на́ Петро́вден бахчеванџи́ата собра́л смо́кви от ло́зите, кладе́ на́ едно́ пиа́то и му ве́ли на̣ де́тету: "а́ бре́ че́до, зе́-ми това́ пиа́то сос смо́квите, да гу зака́раш на господа́ро бахчи́ш"* [V,PM,150].

**пиџа́х** (и: **пи:да́х**) adj 'присутен, постоечки' ~ *подно време имало един млогу чорбаџиа, штоту имал дванаеси синови и имал една воденица. И на таја воденица пеидах са чини една млада самовила. Таја самовила ката година изјавала и издавила по един от тиа дванајсите синови* [V,PM,277]; сп. **пиџа́х ста́нувам** (= се покажувам); **ста́на пи:да́х иди́н кла́јанц н'е́тр'ạ; исл'а́зи пиџа́х иди́н ара́пин** [MS,s,82].

**пи́јини** (и: **пи́ане**) n **1.**'пијачка, она што се користи за пиење' ~ *и фа́ф сара́е фне́тре така си́ сва́тешја и данја́ и нашја́, и ни́што ни липсова́шја фа́ф сара́е ни́то о́т еде́не, ни́ту от пи́ане, ни́ту о(т) дре́хи за но́сене* [V,PM,259]; ~ *за тузи́ ми бире́ш' гајле́, ба́бу, ја-за ку́п'ạм ја́дини и пи́јини!* [MS,t,21]; и: **пи́јне** ~ *ади́н де́н чу́л не́јнут л'убо́вник о́ти, зна́јш, утпӑтува́ли нӑ-го́ре, нӑ-до́ле, кӑжува́ли: "Абе, нӑ-едико́ј-си а́н ја́дине, пи́јне бес-па́ри – са́мо зӑ-ӑдна́ при́кӑска. Мо́же, дӑ са́ке чуве́к, дӑ-се́де два́-три ме́сци – па́ри не́-му-са́кӑт и́ч* [ВК,283]; **2.** 'чинот, употребата на она со што се заситува жедта – пиење' ~ *му вили́: "пу́стој, по́пи, ут мло́гу пије́ни па́дна"* [MS,t,68]; ~ *уда́та, ш'у им'ӑ̀ха за пије́ни у варе́лит'ạ, му бити́са* [MS,t,84]; ~ *Проч'уло сја дур на царја, та и неговӑтӑ керкӑ поискала да идјӑ и утишла. Като видела , как сја чашата напӑлне алтанјӑ на сјако пијӑне от нејӑ, поискала да ја земе* [V,PM,285]– во контекстот имаме пример за употреба на перфективен глагол во презент: **как сја чашата напӑлне алтанјӑ**.

**пи́јне*** pf 'се напие малку' ~ *и ќи-зе́ла сто́мните, ќи-зӑмина́ла зӑ-Чучу́ро* (име на извор). *Еди́н-пӑт, гӑ-стрите́-ла не́каа же́на, сӑ-вика́ла Го́рска сӑмуди́ва. И ре́кла: "Мо́мичко, да́ј-ми дӑ-пи́јнам во́да". Та́а мо́мичка*

*и́-пуда́ла стóмнăта дă-сă-нăпи́е. "Блăгусло́вна да-си, ка́ ќи-прăгувó-риш, ка́ ќи-с-јóдиш дóма, зла́то и стре́бро уд-у́стта да-ти-па́ѓе"* [ПК,-2(Крец-301)].

**пика̑ј (сă)*** impf 'исфрла урина, се моча' ~ *ба́бата и́ш'таш'и да сă пика́ј."Ту́ка се́р сă, ту́ка пи́к сă"* [MS,t,74]; ~ *"ути́дух на ца́р'у, му сă пика́х на уч'и́т'ạ, гу усл'ạп'а́х ца́р'у"* [MS,t,24]; ~ *друго рекло: "Јаз, като сă мијăше царската керка, пиках сă в лигено и ослепја, та боедин лекарин ни може да јă излекува"* [V,PM,281]; ~ *отамо дојдоха едни базирѓани, седнаха отдол брјастот на сјанката, и, л'у седнаха они, лудојут му вели на умовитојут: "Брате, мене ми са пикај, ки са пикам от тук надол"* [V,PM,229]; ~ *му вили́ ...: "т'е́с ш'ту за до́јат, ни пра́ви да сă пика́ја у инó ш'иш'е́ да за му гу прудад'е́ми л'ằк на т'ằх"* [MS,-t,36].

**пикаса** pf 'забележи', в. **пикасува** ~ *втори пăт ка му и носе друзите јајца на чифутинут, гу питал ут дека и зиме. Он му кажал за ко(ко)шката. Чифутинут пикасал работата, си кладел на умут, как да а заколе таа ко(ко)шка; зашто кој и́ јадел главата, са чинувал цар* [V,PM,274]; ~ *е́дну вре́ме си-живăја́ле еди́н пóп и е́дна пупă-ди́а. Пу-не́кулку гуди́ни уф-ни́јнит бра́к пучна́ла несло́ăкта. Пупăди́а-тạ че́сто пằта сă-нăјдува́ла ус-еди́н ни́јн кумши́а. По́пут нă-мужéл дạ гу-пика́се то́а* [ВГ(Бог),275]; ~ *ре́-кạл: Зашт'о си расчу́дите ло́шо уф сằрцити ва́ш. Шó-ị пóкула́ј да ре́чам: ти и прусте́ни гре́хови, и́ли да ре́чам: ста́ни си, и хо́ди си? Илим, аку́ са́кати да пика́сати шо Чове́шното Си́н и́ма пуве́л'а наврạс зе́мн'ата* [MV(K),266]; ~ *А-зе́л лиси́цта, а-фằрли́л нă-ко́лта ... Лиси́цта пу-ле́ка, пуле́ка лăзе́јќи дујде́ла ду-ади́н ко́ш сус-ри́би и ăдна́ пу-ăдна́ си́те ри́би ги-фằрли́ла... Мằтрăпа́зо ни́што не-пикăса́л* [ВК(Пат),285].

**пикасува** impf 'забележува', в. **пикаса** ~ *колку повичкја полјто сă ближă ду морту толку едвај се пикасува* [МЕ(Р),75]; [МЕ(Р),174]; сп. ~ **за́пикасј-о**: **де́к бде** (= види каде оди) [ПК(Грам)].

**пи́ке (сă)*** impf 'се турка, влегува некаде на брзина (низ тесен простор)', в. **пикне** ~ *шó сă-пи́киш та́м?* [ПГ...].

**Пикла** top. 'дол што минува низ с. Тăрлис, Драмско' – име од гл. **пика́ (сă)** 'се моча'. "Често име на извори и реки, што го добиле поради влажноста на бреговите" [ЛИ,Ми...172].

**пи́клу** n 'дете што се помочува в гаќи' [MS,s,82].

**пикме́с(з)** m 'вид конфитур, варено, преврено овошје' ~ *за дад'е́ мло́гу гро́зди ... за гу зма́чками у па́тусу и така́ за пу́сними мằс за да сто́рими пикме́с* [MS,t,4]; ~ *царјут му га не даде момата, л'у му вели: "три ока пикмез, три ока мет, три ока катран ки гу разбăркам на едно и, аку можиш да разделиш пикмезу башка, медот башка и катрано башка"* [V,PM,97]; и: **пекмез** – без редукција ~ *та за езми една баба от малките колачини, за ги намажи сос мет или пекмез да на момите за да даде по едно, хем за ги намажи по лицето, вел'ајќе на них: "на мари, да сти благи момушки, да ви л'убјат јунациту!"* [V,PM,247].

**пикмез-таваси** m 'сад (тава) во кој се вари конфитур (пикмес)' – сп. го обичајот: в понеделник, по свадбата се пие *блага ракија* (доколку невестата била чесна); ќе се запали силен оган и се прави *ирмик-алваси* (вид алва од гриз), се вари во поголем, но не длабок сад **пикмез-таваси**. Ракијата ќе биде зашекерена и црвена, зашто *алвата* и *благата црвена ракија* се симбол на чесноста (на девојката) [ТГ,186] – позајмено од турскиот јазик и како лексика и како образување: **ирмик-алваси** – именка во служба на атрибут (м. "ирмична" алва), истиот образец и во: **пикмез-таваси** (м. "пикмезна тава").

**пикмешче** n, dem., в. **пикмес** ~ *мори уф килар ки флезам, ле мале,[ и оно пу мене, мале... и оно пу мене:[ "Море, тур-ми, тур ми, мила ле додо,[ пикмешче на лепче, додо, пикмешче на лепче* [ТГ141].

**пи́кне** pf **1.** 'стави нешто во тесен простор', в. **пи́ке (сă)** ~ *и-ни́ă стигна́ме и-мурăрча́не сă-свăли́ли дă-ги-прăче́кат. Сă-прăбра́ме, нă-зăкăрá· нă-Бăла́сца. Нă-зăкăрá· нă-аднá ка́рпа, já кути-тá· со́ба кá-j... Нắтре гре́· та· ка́рпăта. Пикна́·-нă та́м, ту́ка, ве́ле, ва́·дăн ки-дину́вате, ве́чăр, ви́ке, та́м, нă-то· ја́вур ки-сă-сва́лите* [ПД,173]; ~ *змéо ą-пикна́л ра́кта уф-глаафта и искара́л не́колку во́шки. Ѓу́птино па́к искара́л це́ла ша́ка во́шки и па́к испадна́л по́јуна́к* [ВГ(Мир,272]; **2.** – **(сă)** ~ *ину-дăули́ца су-тó да́улут ду́мбăл шу-ду́мбăл та́му, кă-сфắршăл, си-гре́де. Си-гре́де, но́шка гу-фа́тăл. Тó пắтут – ни́кuj плăни́ни. Но́шка уста́нăл, а́ма вắлци ле́во-де́сно ви́јат. И де́ка дă-сă-пи́кне, де́ка дă-сă-пи́кне? Иднă-вудини́ца рăшу́кăна има́ло* [ДК,142]; ~ *тоги Алате са чинил ветăр, скăршил колта, напкум фатил, утепал царут су сè аскер и са пикнал уф една дупка. Предлозан и двујцата му братја са скриле* [V,-PM,273]; ~ *лиси́цăта сă-пи́кна у ду́пкăта и вắлкут тắрча, ă-фа́шта. Кóга фăшта́ше нóгăта óна вика́ше: "А, пу́кни, тре́сни, кóрен те́гниш"* [ДК,144].

**пикну́ва** impf **1.** 'става нешто во простор што е ограден, што не е отворен', в. **пикне** ~ *нă-буга́тjо му-виле́ле: "Бра́т бра́т не́ ра́не – те́шко тó шу-гу-не́ма!" И тó шó пра́ве идну де́н? Зе́ва идну-óвен, у-зăкóл'ва, у пикну́ва у-и́збăта дó-лу, гу-пукри́ва. Оде нă-идну-приа́тел' му-ве́ле: "Не́ зна́јш jа́с шó стóри? Дóе иднó, та́ка-та́ка. Jа́с г-уте́па. Шó дă-гу-пра́јме?"* [ДК,-152]; ~ *пóли́чна би́ла. И се́а ка-дă-ă-зăги́нăт? Дóшло вре́ме дă-тру-ги́сфăт лóзја и óни му ре́кле нă-та́· пóмăле́чкăта итắрва, нă-та́а ниве́стăта. Му-ве́л'ăт: "Ај дă-тă-пи́книме у-бóчфа дă-ă-чи́ш"* [ВК-(Рак),324]; **2.** – **(са)** 'навлегува некаде' ~ *сă-ка́чфа тó, дрắсе. Тугáj иднă-ме́чка гре́де удна́ка. Кри́вјут кă-ви́жва ме́чката, тắн-гắн, тắн-гắн, пуле́ка-пуле́ка у инă-кăпи́на сă-пикну́ва, сле́пјут шó зна́? Дрắсе* [ДК,136]; ~ *но́шка уста́нăл, а́ма вắлци ле́во-де́сно ви́јат. И де́ка дă-сă-пи́кне, де́ка дă-сă-пи́кне? Иднă-вудини́ца рăшу́кăна има́ло и нăóжца вре́ме сă-пикну́ва у-тá вудини́цăта. Сă-пикну́ва у-вудини́цăта зăд-вра́тăта ysа́ди* [ДК,142].

**пикóч'** m 'течност што истекува од мочниот меур' ~ *има́ха пуиди́н диса́јќ пари́, му ги да́духа и му да́ди тóј ут пикóч'у пу мрắва пикóч' и ги спра́ти* [MS,t,36]; в. **пика́ј (сă)**.

**пиктиа** f 'потечена и засирена крв' **[ПК,2(84)]**.

**пи́купа** adv 'легнат на стомак со собрани нозе' ~ *лигна́л пи́купа и са́мо сте́н-*

*ке; лѐгни пѝкупа ќи-т-сă стѝше мѐут* [ПК,2(84)]; овој дијалектен збор од југоисточните говори Н. Толстој го разгледува во своите руско-македонски лексички паралелизми.

**пила** f 'направа за сечење дрва, бичкија' ~ *"как ки идими на халвациината, да имаш пила по тебика та да фатиш диднгилите да ги делаш, да си разбие кучиата"* [V,PM,56] – проширена употреба на предлогот **по** наместо 'со': **да имаш пила по тебика.** За ова и други нерегуларности во употребата на предлозите в. во граматичкиот дел.

**пѝла** f 'специјална направа од челик, назабена, служи за острење, односно за стругање на железо – еге' [ДК,104]; регистрирана е и формата **пило** [ПК,2(84)]; ~ *шó óстрăме, пѝло за стăргăне* [ПД-(121)].

**Пилáтева Кўзн'а** top. 'железарска работилница во с. Г. Броди, Серско, сопственост на Д. Пилатев, којшто 1912 г. ја претворил во машинска работилница за изработка на големи "кулски" часовници [ЛИ,Ми,173].

**пил'áф** m **1.**'јадење од варен ориз (без шеќер)' – на трапезата кога се руча јадењата се носат по овој ред: *кисала чорба,* потоа едно од овие три јадења: *сарма сус кисала каша,* или *ќуфте сус каша, дулма* (= млади тиквици полни со ориз и месо) *сус кисала каша,* потоа *јанија, рибник,* па *пичено месо, пил'ав* или *сутлијач,* или нешто сукано, како: *баница, сусамница* (= пита со сусам), *сарлија* (= вид баклава), *лукуме* и др. [ТГ,21]; **2.** изр.: **ни-лáф, ни-пил'áф** (= ниту збор) ~ *тўк бѝше, сă-лафѝхме, áма зă-тѐп ни-лáф ни-пил'áф* [ПК,2(182)].

**Пил'áф Тепѐ** top. **1.** 'највисок врв на пл. *Кушница*'; **2.** 'купообразен врв над *Горенци,* Зилјаховско' – композитум од два турцизма: *пил'аф* 'варен ориз' и *тепе* 'врв' – очигледно дека топонимот е изведен според формата [ЛИ,Ми,172]; сосема истото име (на висок рид) го имаме запишано во штипско-радовишкиот регион.

**пѝле** (и: **пѝлă, пили**) n, zool. **1.** 'општ назив за птица, не е dem.' ~ *му вилѝ ... "тфóјта мóма н'ằј в'ѐјќи мóма" "шт'ó вилѝш' ц'áнам? там пѝлă ни мóж'и да пóј"* [MS,t,22]; ~ *тус пѝли и зăнчáр* (= орел што лови зајаци) [ПсС(З),69]; ~ *не и пóврѐдна дўшата уф јадѐнито, и снáгата уф ублѐклуту? Разглидáјти áрно пилѝштити на нѐбито, шо нѝто сѐјат, нѝто жнѝат, нѝто бѐрат уф амбáрити, и Тáтко вáш уф-нѐбито и рáни* [MV(K),264]; ~ *тáм д'ѐ бирáш'и смóкфит'ạ вѝд'ạ инó пѝл'ạ хўбаву, алѝс маламóсану* [MS,t,45]; ~ *Аман море, лудо младо,[ како да сум јас јубава!?[ – Кога мен ме зима лудо,[ куту пиле јас си летах,[ се пу лозја јас си шетах,[ бело грозде јас си чопках,[* (сп. **чóпка** 'клун на птица' ~ *сус чóпката тáа чóпке* = колве зрнца) *ими сега, лудо младо,[ думакинка ти се чиних,[ думакинка лудо младо,[ не личе – лична да биде!* [ТГ350]; ~ *и што веле А рапине, ем гуворе, цанум: "Дали знајиш ил' не знајиш, Попово Јуванче:[ оти сум ти јас заптисал се бели друмуве,[ и не давум преко нихка пиле да пралете* [ТГ,40]; ~ *легна пот крушата мằра да поспѝе; и óшти не бѐши спáл, дојдѐ еднó пѝле, кăснá на крўшата* [V,PM,30]; ~ *скóврăно шó-ј и óн тăквó-ј, сáмо шăрѐно-ј, бујáта мó-ј: шăрѐнко, бѐло и сѝво, и тăкá цăрни пѐгички ѝма, фѝно пѝле-ј* [ПД(126)]; ~ *какарáска је пѝле, којáто кáта годѝна са мин'ўва*

*гн'ӑздуту-ѝ и гн'ӑзду глéда да чини на нáј-висóко дарву* [V,PM,30]; ~ *н'éтр'ą имáш'и идѝн клáјąнц, ш'ту тич'áш'и ... и инó пúл'ą вúкаш'и* [MS,t,60]; **2.** изр. **уд пиле млеко** (= нешто што не може да се најде) ~ *Што не кладема?! Што ричеја се правиме; да речаа уд пиле млеко – и тоа ки најдохме! Ама кога нимал дни!?* (= се кажува кога лекувањето на некој болен не било успешно) [ТГ,428]; ~ *дек си чудиха, и дошел един лекарин, го виде и му рече на царјут: "да има от пиле млеко да го намажете, ке прогленда". Тогај двете зентјуви кинисаха да хождат да брӑкат от пиле млеко* [V,PM,160]; ~ *тогас момата му вели: "ох, тате, јазе тука имам секаков имиш за да јам, дури и от пиле мл'ако да сакам"* [V,PM,214].

**пиле (са)*** impf **1.** 'се размножува' (се однесува на птици) ~ *и тој кинисал да појди и да јутиде до стредја морету. Тамо имало дрјаво високо и гол'амо, старо. И што пиле имало на дјун'ата, сите тамо са пилели* [V,PM,172]; **2.** изр. **пúлци пúл'ат** (= чуваат, одгледуваат деца) ~ *ус-тąкóф думąќúн пúлци нé сą-пúл'ат* (= кога таткото не се грижи за децата) [ПК(Ним)].

**пúли** impf 'сече со **пила** *(бичкија)*' ~ *"А-аа, нé знáш, бáбо, му вéле. Јáс ина-чýпа вúду. Нӑ-чéшмӑта и-нӑпувá кóјнӑта. Нӑ-мóжӑм д-ӑ-ýрвӑм нúкӑк. Јá, пúлите тóа дéн нӑ-мóж д-ӑ-сéчӑт тупóлта". – "Е, му-вéле, кóга тáка јáс ќ-а-ýрвӑм", му-вéле* [ДК,116].

**пилејне** n 'кога од семето на свилената буба ќе се појават првите црвчиња, ларви, што понатаму се развиваат во *кожурци* од свилена буба' [ТГ,408].

**пиливáн** (и: **пехливан**) m **1.**'човек што се бори со друг **пиливáн** јавно, пред гледачи – борач' ~ *испаднаха, излезеха солунчани пехливани е там на јамијта порта* [МС(В),97]; **2.** 'храбар човек, често иронично' ~ *испӑднáме нӑ-дóло, пу-Бӑлáсца, вике гáре бис стрáх, зӑфӑтúме пéсни. Кóга вúдуме адúн пúнук, адúн úмум, адúн нéӑм, устӑнáл óн тáмӑ. Дујдéме нӑ-аднó мéсто, тúӑ пиливáне зӑпӑлúа адна бýка* [ПД,174]; ~ *и ọнóą вр'áме имáлọ н'áкọј, úметọ му-зąбрáјą, ọт-Спáт'ọвọ, пеливáни имáлọ кąј-нáс, нą-пąнąг'úритọ и-ги-зąпóмн'ą áс. Са ќуспéта* (кожени панталони со кои се бореле **пиливáните**). *И-тýк сӑм вид'áл, áмą вéчи н'áмą. И-кáнти úмą зејтúн, ќе-се-нąмáчкą гóл'ąн* [ЛС(К),122] – проширена употреба на суфиксот -**ен (ąн)**: **гóл'ąн** наместо 'гол'; ~ *еј, Јáно, Јáно, пиливáн Јáно! [ пиливáн Јáно цӑрква си прáва* [МЕ(Р),95]; ~ *цáро пӑ рéкӑл: кóј ќа-уткúне мóјта мóма, ќа-дáм нӑ-нéго. Нéкуј Арáпин сӑ-кӑжáл куту пиливáн, пӑ скрúл се ф-нéкуј баúр, ф-нéкуј дрӑмки; глéде кá ќи-до-лáмата* [ПК,2(229)]; **3.** fig. 'некој што не е доволно облечен' (бидејќи **пиливáните** се борат голи).

**пиликатник** m 'ограден простор во Езерото (Дојранско) со трска, во вид на круг, како срце во кој ги ловат (и ги чуваат) птиците, што потоа ги користат за ловење риби', одозгора има мрежа, над водата 1,5 м., внатре оставаат мртви риби, од страната има отвор околу 10 см. широк, низ него влегуваат птиците, но не можат да излезат. Тоа се птици преселници што им помагаат на рибарите во ловот, *пучнýвӑт дӑ úдӑт уф уктóмвӑр мéсӑц;* ги фаќаат *уф пиликáтнико* [ПД(127]; сп.

**пеликáн** 'штрк' [ПД(114)], односно: **пиликáну** и **пил'кáн.**

**пиликáнуво јáјце** n 'јајце од штрк' [ПК,2(84)]; (и воопшто: 'големо јајце').

**пилѝн** m, bot., Artemisia absinthium **1.** 'лековито растение со пријатен мирис, но многу горчлив вкус' ~ *па се врнах, мале, па и ричех:[ Дубру вечар! [ дури тога, мале, јудгувори,[ прагувори:[ "Ела вечар, лудо, на вичери,[ пу вичери!" – "Пилин била, мале, и вичера,[ и вичера,[ огин да ји горе, мале, и пустел'а"* [ТГ,50]; сп. скратена споредба: **пилѝн гóрче** (се кажува за нешто што е многу горчливо, што по горчливиот вкус напомнува на пелин); **2.** изр., поговорка: **зéт куту мéт, сѝн куту пилѝн** (се кажува за семејства во кои родителите на девојката големата љубов кон ќерката ја пренесуваат на зетот) [ПГ(Фур)]; **да та пилиносе** (= клетва: да те отруе – горчливоста на **пелинот** се споредува со отровот) [ТГ,319]; М. Малецки запишал во Солунско: **пилѝну** [MS,s,82].

**пилинова вода** f 'вид чај од растението *пилѝн*, Artemisia absinthium'; сп.: – болеста треска ако на самиот почеток доаѓа ... како ладна треска тогаш треба да се причека, па дури кога *ки фрле уф огин,* тогаш треба да се испие онаа ракија со црн пипер. Некои против грозница пијат и *пилинова вода* [ТГ,229].

**пилѝш(чи)че*** n, zool.,dem. од 'пиле' ~ *си-имáл аднó Ќóс Кусýле и сипрăвѝл сидéлце н-аднá дăбѝчка. Тáм си снисéл трѝ јáјца и сил'упѝл трѝ пилѝшичка. Лисѝцта кă-нăучѝла óти ѝма тáм пѝлишча óде дă-му-и-сáка. И му вѝка: "Ќóс Кусýле, вăртăм пáшка, сéчăм дăбѝчка, пýшчи ми пѝле"* [ВБ(Кр),-313-314].

**пѝлка*** f 'машки полов орган' ~ *идѝн пóп утѝди на удинѝцата ... сид'ăха сăс дирминџ'ѝјата, си м'ăр'ąха пѝлкат'ą* [MS,t,78]; ~ *ни муж'á да трапѝ, сă надý, стáна пиш'тóут ('пѝлката') и сă прузвáла ('сă устрамутѝ')* [MS,t,78].

**пилчýнка*** n, zool., dem. од 'пиле' ~ *и гн'áзду глéда да чини на нáј-висóко дарву... за да нé можи змѝа да изјáди иџáта и пилчýнкате* [V,PM,30]; ~ *и утѝди при гн'áздуту, нáјди три пилч'ýнка и ха фáти т'ăх* [MS,t,75].

**пил'оци** pl, zool. 'вид птици, преселници, што наесен доаѓаат на Дојранското Езеро' (еднинската форма не е регистрирана, возможно: **пил'óк**) – **пил'оците** се исти како **сурлињата,** само се двапати поголеми од нив. Тие, летајќи над водата, познаваат каде има јато риби и таму надлетуваат, така со своето присуство им сигнализираат на рибарите дека тука има риби и на тој начин мошне им помагаат [КД,58].

**пилч'урч'а** n, в. **пилчýнка** [MS,s,81].

**пил'ă-пил'ă** interj 'така ги повикуваат, ги мамат пилињата' [ПД(Фур)].

**пил'ăнце** n, zool., dem. од **пиле** (= малото од кокошка, но и за малото од било која птица) [ПД(Фур)]; ~ *пá пуудѝле, пуд-éдно дрýго дăрво сăднáле дă-сă-пучѝнăт и л'ăгнáле тăкá дă-пуспѝ-т, дă-пудрéмăт. Пăт дăлк. И-нéко пѝл'ăнце фăтѝл дă-чăрчóре* [ПД,153]; ~ *кá зăгинáло пил'ăнцуто мóмăта кăжáла нă-мáјк-ин: "Тăкá, тăкá, кá вéзум éдно пил'ăнце ми пée нă-гергéфо: е мóри девóјко, ти читирѝјсе дéна и читирѝјсе вéчăри ки-глéдиш ýмрăн, áма óн ки-уживé нă-читирѝјсе дéна, кá ки стáне ки-тă-нăгрáде"* [ПД,164].

**пинавре́јќ** m 'машки панталони со широки ногавици и широк заден дел, ги носеле старите луѓе' [MS,s,82].

**пингор** m, zool. 'вид птица' ~ *"и кога ки ти дојди некоја газа на главата ти, да го туриш перото на вогино, и ниа на тебика можими да ти помогними ништу!" Гу зема перото... на една страна најде млогу пчели и едно пиле ги јадиши. Пилето гу вел'ат пингор* [V,PM,96]; – таа птица кога е голема суша "се моли на Бога" да заврне дожд [V,PM,554].

**пиндаре** pl 'сад во кој има варена пченица и 5 литургии'; жените овој сад го носат в црква спроти празникот Св. Богородица за здравје на целото семејство; ако се разболи некој од семејството тогаш *таксуват* (обеќаваат) дека спроти празникот Св. Богородица ќе однесат в црква *пиндаре* [ТГ,29].

**пиндо́лару*** n 'голема златна монета, петолирка' ~ *му вили́ мума́та ... : "зна́ш' какфо́ пра̑́стин да нагутфи́ш'? на та́тку за и́ма то́п цо́ха, на ма́јка за и́ма то́п купри́нин, на м'е́н'ą за и́ма пидис'е́т пиндо́лари"* [MS,t,28].

**пини́р** m 'вид пита' ~ *то́-ј ја́дине. Сӑ-пра́ве ус-чи́сто бра́шно, пре́сно си́рне, ја́јца, сӑ-пе́че, се́тне сӑ пупа́руве ус-ширбе́т* [ПК,2(84)]; в. **пинирли́јӑ**.

**пинирли́јӑ** f 'печено тесто со јајца и сирење' ~ *то́-ј ја́дне, сӑ-пра́ве пуга́ча ус-чини́чно бра́шно, сӑ-избо́дуве ус-буне́ла и сӑ-кла́ве уд-го́ре ја́јца, си́рне и ма́с, се́тне сӑ-пе́че* [ПК,2(84)]; сп. уште: ~ *и́ ви́кӑт ти́: ле́пчӑта шо-ј пра́вӑт ус си́рне удго́ре* [ПД(118)].

**пинт'е́лч'а** n, zool. dem. од **пинт'е́л** [MS,s,83].

**пинти́ја** m 'тој што не сака да даде ништо, скржавец' [ПК(Гӑр)].

**пинту́рка** f, dem. од 'петица' (пр. на дете) [MS,s,33].

**пинушка** f, bot. 'дел од пресечено дрво што останал на коренот – пен' [ДК,106]; ~ *Гре́де пӑ́ндӑрут инувре́ме, сӑ-ка́чфа нӑ-ска́лта, ко́а пу́ле – две́ спи́јӑт узго́ре. И о́н му-ӑ-трӑгну́ва ска́лӑта, ӑ-фӑ̆рл'а по́на́ка и си о́де... са́кӑт дӑ-сӑ-сфа́л'ӑт... Скукну́ва и то́. Нӑ-инӑ-пину́шка о́чите си-и-изва́жца и две́те* [ВК(Тр),322].

**пинци** pl **1.** 'примитивни, лесни обувки, направени само од парче кожа' ~ *фатиха да ги биат селаните: "А јде бе ѓаур шети ми кон'ут"; тој, кој немаше кон, даваше пинците* [МС(В),72]; ~ *мури, ста́ни, лу́до, стани, мла́до, на ни́ва да јо́диш [ мури не си сле́па, не си не́ма оти пи́нци не́мам* [МЕ(Р),98]; – наутро при облекувањето *(убличувајнто)* постои извесен ред: прво се облекуваат *барнавезите* (панталоните), па *дуламата* (кошулата), а потоа *појсут*, потоа *ублечуве купаран* и на крај *убујве пинци* [ТГ,18]; ~ *испӑднáме нӑ-до́ло, пу-Бӑла́сца, вике-га́ре бис стра́х, зӑфӑти́ме пе́сни. Ко́га ви́думе ади́н пи́нук, ади́н и́мум, ади́н не́ӑм, устӑна́л о́н та́мӑ. Дује́ме нӑ-адно́ ме́сто, ти́ӑ пилива́не зӑпӑли́а адна бу́ка* [ПД,174]; од односнава регија ја имаме запишано и формата во ж. род: *"а-а, ја́ гуто́ва-сум, с-убу́вум, о́ш-ӑдна́ пи́нца и с-убу́х и вӑ́рвум"* [ВК(Иц),292]; **2.** изр. **нӑ-пи́нуко ме́-ј** (= така се изразува оној што не се чувствува засегнат од некоја работа) ~ *а́ска си-зе́х шо́ ми трибу́више, сја́а нӑ-пи́нуко ме́-ј* [ПК,-2(185)].

**пинча́нки** pl ~ *вӑрвци нӑ-пи́нците, шо сӑ-вӑрзу́ват нӑ-но́јсто* [ПК,2(84)]; сп. и: ~ *и уд го́ре нӑ-врӑз ни́х* (врз

завивачите) *пинчáнките ки сă вăрзăт нáпкум* [ПД(118)].

**пинч'á** f 'задниот дел од женска кондура, штикла'(?) [MS,s,82].

**пинчáр** m ~ *мájстур шо прáве пúнци* [ПК,2(84)].

**пинч'úца** f 'дел од плугот' [MS,s,82].

**пинџ'é** n 'подлошка на кондури, подметка' [MS,s,82].

**пинџерка*** f, 'прозорец', в. **пенџере** ~ *ако ти ја дадат, мила ле мале,[ по-скоро абер да чиниш,[ море да растурам ветки куќи,[ да направам висок сарај,[ мори пинџерки му сидифлији,[ а пирдијна кадифилиј* [ТГ,97].

**пинџ'úк** m 'нешто што се купува од апотека, вид лекарство'(?) ~ *утúдух на фармакúјун, пинџ'úк з'éх и дрýги л'áкуви* [MS,t,3].

**Пúо** 'прекар запишан во Еницевардарско' ~ *кă-дујдé Пúо, ăднó Пúо, ăјдýт е тó, чýкăт нă-пóртăта, нé-утвáра... Кó и-глéда чéтникут зăстăнáт су-пýшката тăкá зăтскриéно и утвáра утгóре су-пýшкăта. Гóре пăтóн úмăше. Утпăтóно фăтú дă-пýка. И утвурúја óгин* [ВЕв,299].

**пип-пип** interj 'цвилење на кученце' ~ *é, сéга, му-вúка, гуспудúн, ричé, јá мóжи нéкăкво, áма тýка пáк ќи-ви-пуфтóрма сéга. Дă-вúите кáк и-мúло кучéнцито. Вúј-гу кучéнциту. Гу-викá. Удри-му иднó стáп. Му-удрú иднó стáп. Кучéнциту пúппúп, избигá* [ВЕв(Кор),305].

**пипаво магаре** n 'слабо, болникаво магаре' – во минатото, бидејќи државата им ги одземала добрите коњи за свои потреби (т.н. *меќере*), селаните се досетувале и дома место брз коњ чувале по некое *пипаво магаре* [ТГ,97].

**пипалова вода** f 'вода во која има растворено пепел, во минатото, во недостаток на сапун, жените переле со *пипалова вода*' – на **Чисти понеделник**, тоа е **првиот ден од Велигденски пости** жените имаат многу работа: сите садови (и од бакар и од глина) треба да се измијат со **пипалова вода;** работите да се истресат, главите да си измијат, со еден збор се трудат сè да исчистат *и да мирисе на чисто* [ТГ,42]; сп. уште: ~ *ус пипилóва вóда нúа áдно врéме пéрăхме, дă-сă-чúсти бéл'те рýби. Пипилóфта вóда-ј нóго л'ýта, óна-ј скăпýве рăџто* [ПК,2(84)].

**пипéр'** m, bot., Capsinum annuum **1.** 'ситни делови од исушени и истолчени пиперки, се ставаат во јадење за подобар вкус'; има: *л'ут пипéр, цăрвéн пипéр, цăрăн пипéр; ч'ăрвéн, ч'éрна (ч'áрна) пипéр'* [MS,s,83]; ~ *тóо мúшо шó-с-кăчúл, гóр имáла адна пулúца, нă-тáа пулúцта гóр ф-аднá кутúа цăрвéн пипéр, дрýга кутúа зијтúн, аднá кутúа... Пишúн флéве уф-тóо пипéро, сéтне уф-тóо зијтúно, тóо мúшо áдно áрно с-убркóле у-цăрвéнјоо пипéр* [ПК,2(264)]; ~ *му вéли: "óх мăжу, хáрно си земáл рúбата... ами кату нéмами нúти сóл, нúту пипéр?"* [V,PM,17]; ~ *мишката отиде на самоладарникот сос самоладу, си намака пашката, и пак оттамо отиде на червен пипер, си упипели пашката* [V,PM,204]; **2.**'пиперки - растение и плодови' ~ *пруддé áрно пипéро, зимá бајá пáри и си нăкривú кáпта* [ПК,2(194)]; ~ *дă зăвăрне áјн ýбуф дóш, тă да нé о-вáдме пипéро* [ПК,2(153)]; **3. 'нива засадена со пиперки'** ~ *и кога отиде дома, му вели на брата му и на жената му, ча и купил ниви за женинот му кăсмет. Фати брат*

*му да му са кара, ча нивите беха едни каминливи, едни, штоту не чиниха пипер, а не друго нешто* [V,PM,86]; ~ *áс бúх óдăна нă-пипéро кóга сă-вăрнáла дóд-Лúка, затó· нé сă-видéме* **[ПК(Ним)]**.

**пипéрка** * f, bot., Capsinum annuum, в. **пипéр 2.** ~ *пипéрки ги-сијáа, бустáн лáни, пóлни бустáн н'а· гą-сијáа. Вáа гудúна пипéрки ќа·-сéјме. Ка́ дујдé дă-сă-дéл'ме, áс сум гą-дăдéла питулúркąта тáм, н'áа дáм нú·вта, тáа нúва ќе-ј нă-мéне* [ПК,2(Иц–288)].

**пиперка буковска** f 'црвена лута пиперка, се става во ракија за да биде лута' [ТГ,355].

**пиперче** n, dem., в. **пипéр 1.** ~ *на вечарта дошле друзите братја, го питале, кăде е бишката? Он им кажал: "Дојде един педа човек лакут брада, а смукна бишката, си избега". Вичерале таа вечар сух леб и солче и пиперче* [V,PM,270].

**пипил'áнка** f, zool. 'вид змија' ~ *áа змúа гă-вúкме пипил'áнка, óна-ј пипил'áва, úма пипилóва бујá* [ПК,-2(84)].

**пипил'áнка** f ~ *тá-ј бóлис пу-тит'ýно, лúступфто му-стăнýват кут ус-пéпăл пусóл'ни. Стăнýвăт тéнки, кут-шýма сă-дрóбат* [ПК2(84)].

**пипилúште** n 'опожарено место, само пепел' ~ *"Нúă-сме, вúкум, бежáнци, ут-Стрýмичко, крăј-Бăлáсца, тáмо. Куту-сурмáси чувéци, кăрáме дубúци нă-ајн-тăргóвиц, дујдéме тýка. Нă-трéно нé-ни сă-дáва пáри, трăгнáме пéшки. Кýкуш, вéл'ум, дéка-ј?" Ас о-глéдум Кýкуш дéка-ј, áма пá пúтум, уш-не-знáм, дека-ј. "А, тóа грáтче-ј Кýкуш. Изгóрăно, сáмо пипилúште-ј, нéма грáт, нéма нúшто"* [ПД,(Пат–172)] – автентично кажување (на дедо Ил'о од Патарос) за тоа како изгледал уништениот град Кукуш по налетот на грчката војска јули 1913.

**пипилóва пугáча** f ~ *пипилóва пугáча сă-мéсе ус-пипилóва вóда и ут-гóре сă-пусóл'уве ус-пéпăл, сă-пéче пудвăршник. Кá-ќ сă-испéче, с-истрéсе пéпăлта. Пипилóфта пугáча нóго-ј áрна* [ПК,2(84)] – во контекстот имаме присуство на перфективен презент: *с-истрéсе пéпăлта.*

**пипирéфка** f **1.**'вид оро, се игра ситно'; **2.** изр.: **пипирéфка ќи-игрáа** (= ќе се однесува како што ќе му биде речено) ~ *нé сă бóо-ли? Мóре кá ќ-óде прăд нéго, дă-вѐјш, пипирéфка ќи-игрáа* [ПК2(188)].

**пипирлúа** adj 'нешто што има светлоцрвена боја, т.е. бојата на пиперот' ~ *сушúх адúн пипирлúа фустáн, ич не-ме-ј пу-мирáко* (зн. : не ѝ се допаѓа) [ПК,2(85)].

**пипирýдą** f, zool. 'последен стадиум од развитокот на свилената буба, кога снесува јајца' ~ *онą стąнýвą пипирýдą, квą-ќи-гǫ-прибýши, квą-ќи-ǫживéе, нáли! От-тúи пеперýди ǫстáвąт с'áми, стó, дв'áстą пąрчúнą зą-с'áми. Рąзлúчни пипирýди изл'áвąт, б'áли, шąрéни. И-тúą си-úмąт лéглǫ кáкǫ врáпчитǫ и-тáм ќи-и-нóси јąјцáтą* [ЛС-(К),137]; в. **пирунýга**.

**пúпко** n 'вид врабец, има цуцка на главата' (Пат), во Фур: **чучул'áн** [ПД(126)].

**пúпла** f 'жена што невешто работи, **пипаво**' ~ *нă-мóжум дă-рăбóтум ус-тáа пúпла, зăрди н'áа сѐ кусýрни сме нúа двéте* [ПК,2(85)].

**пипóн'** m **1.**'растение со големи сочни, слатки плодови, од типот на тиквите' [MS,s,83]; ~ **ластúна** *вúкуме нă тúă ут кóрăнто шо сă уд лубăнúца, пипóн, ут тúква* (така запишавме во Ник., но во Фур.

покрај **ласти́на** со исто значење се употребува и **ло́н)** [ПД(123)]; **2.** 'погрдно за човек: отечен од пиење или од болест, односно за човек што се држи многу надмено, пр. ако не поздравува' ~ *ка́ се-ј наду́л, али́с пипо́н* [ПК,2(85)].

**пипува работа** f 'работа со многу финеси и затоа бара и внимание и време' ~ *ве́зинто-ј пи́пува рăбо́та* **[ПК,2(85)].**

**пи́пуф** adj 'тој што работи бавно, невешто' ~ *но́го пи́пуф чове́к си, не́ ти спо́ре ич рăбо́тта* [ПК,2(85)]; в. **пипла.**

**пи́ра** f 'водено испарување, пареа' [MS,-s,83].

**Пира́лката** top. 'ниви покрај канал со вода во околината на *Просеник,* Серско'; секако тука переле жените со **пира́лка** (= дрво со кое се чука по алиштата кога се пере), "коренот во гл. *пере"* [ЈИ,Ми...,173].

**пира́ксува*** impf 'задева' ~ *да зна́јах, гу ни пира́ксувах хи́ч'!* [MS,-t,57]; ~ *т'ạ ги́бам, т'ạ зака́ш'там* [MS,s,83]; – посебност во линеаризацијата: глаголот и кратката заменска форма се разделени со партикулата за негација (**ни** < 'не' со редукција): **гу ни пира́ксувах.**

**пирạн'е́** n 'чистење на алишта со вода и сапун, прање' [MS,s,83]; ~ *у сӑмбутạ же́нăтạ ути́вạт на пирạне́* [ПсС(З),67].

**пиргили́син*** adj 'притегнат, уреден' ~ *на́шта ко́ла би́ше пиргили́сна а́дно а́рно, кут не́каа ту́рцка ниве́ста ка́к во́дат* [ПК,2(85)].

**пирдили́и** adj 'човек што тешко гледа, што има **перде** на очите, кусоглед, *што има пирдê* ~ *шо́ о́јш али́с пирдили́и* [ПК,2(85)]; и: **пердӑли́а** ~ *перделий̆ еј о́н, чуве́ко стăре́е, пе́рде и́ма нă-о́чте, а́ку не́ гле́де* [ПК,2(240)]; ~ *гу ви́куме то́ а́ко бе́ли му сă о́чите ма́лко* [ПД(115)].

**пирду́ше** impf 'прави нешто да биде растргано, разредено' (сп. **пирду́х** од **перду́х**) ~ *шо́ гă-перду́шиш ко́ста* ?! (= зошто ја растураш косата?) [ПК(Гăр)].

**пире́** n, bot. ~ *но́го ло́ша тре́ва, ра́сте уф-ури́зо. Пло́до не́-ј збе́рин уф-мăле́чкичка ту́фкичка, и́ма цăрни зрăнцта* [ПК,2(85)].

**Пирин** top. 'име на село на Стара Планина' ~ *на Ста́ра Пла́нина го́ре и́машја адно се́ло, што са́ зо́ве Пири́н се́лото; и на́т се́лото го́ре и́ма пе́штери од сакале́* (= соколи ?) [V,PM,259] – присуство на лексичкиот архаизам: **зове** 'вика'; и 'име' (на планина во Пиринска Македонија).

**пирину́гạ*** **1.** bot. Iris 'полско и градинарско цвеќе со цвет во различни бои (бела, сина, жолта), има долга рачка – устоцветно' ~ *изникнáлạ пирину́гạ, изникнáлạ пирину́гạ,[ при-чуба́нọвọтọ ста́до, при-чуба́нọвọтọ ста́дọ,[ чуба́н сто́е пạ-гạ-гле́дạ, чуба́н сто́е пạ-гạ-гле́дạ.[ Ра́сни, ра́сни пирину́гọ, ра́сни, ра́сни пирину́гọ,[ дạ-нạра́сниш, дạ-нạпу́кạш, дạ-нạра́сниш, дạ-нạпу́кạш* [ЛС(К),131]; и: **пирунга** ~ *и сă пăлни су урман, најногу: дива трăскă, рогус, сас, шиварика, тиквина, блатцки гингир, реш, пирунга* [МЕ(Р),76]; **2.** 'ж. л. име' ~ *Пирнуго, јубава дивојко,[ тихо пејиш дилеко се слуше,[ чул те уфчар преко три планини,[ си јуставил трло неградено,[ јуф трло то стадо небрујено,[ миѓу стадо ведро пракувано* [ТГ,56]; в. **перу́ника.**

**пирунýга** (и: **пиринýга**) f, zool., Papilio 'вид инсект со шарени, убави крилца (ги има различни видови); во првиот стадиум тие се гасеници - пеперуга' [ИГ,127]; [ПГ(Фур)]; в. **пипирýда**.

**пири́с** m **1.**'диета' – породилката држи *пирис* и јаде само: *русник чорба, варен урис, чорба уд пиле, млеко, млечник* и уште некои други јадења, што се малку засолени [ТГ,109]; ~ *нóго бúх бóлин, дóктуро ми кạжá да-дăржум пирúс; да нé јáдум л'ýто, кúсло и мăрсно;* **2.** изр. **нéмиш пирúс нă-ýстта** 'кога некој се изразува неконтролирано, со груби зборови' ~ *ќуптéн нóго гувóриш, úч нéмиш пирúс нă-ýстта* [ПК,2(85)].

**пиркúја** f 'свадбени дарови'; сп. **прú-ка, прик'é** [MS,s,83].

**Пирките** top. 'име на христијанско, македонско маало во Солун' ~ *сăтă ристенцки мали нă Пазăр сă туку речи сăл ут сил'ајнă... такă је и су сулунцкăтă мала Хамидие или Пирките* [МЕ(Р)-91].

**пирл'ага** impf 'личи, прилега, одговара' ~ *му вели на цар'ут: "харну ти докара авџиолиа таја кожа,... да направиш една удаја и да га постелиш... да пирл'ага за три кефа!"* [V,PM,41]; и: **перл'áга** ~ *друг му велиши: "от умó ти такá стрáдаш"; друг му вéлиши: "таквá глáва úмаш, таквá кáпа ти перл'áга"* [V,PM,7].

**пирсúцки*** adj 'нешто што се однесува на Персија' (со редукција **е > и**) ~ *у-сăте цăрни шу-бúле чýпата нă-крáлут му сă-рудúла бéла и лéпа. У-тó врéме пирсúцката крăлúца рудúла двé: иднó мăшко и иднó жéнцко* [ДК129].

**пирусќа** f 'железен триножник, на него се става котлето кога се грее вода' ~ *пак бабата запалила вогни и напăлнила бакăро вода, турила пак пирусќата наопако, за да кладе бакăрот сос водата* [V,PM,241]; ~ *тогас бабата зема една честина и брашно и един бакăр и една пирусќа, та отиде праве на брјастот; удол седна, фатила наопаку честината и клала брашно да тсеи* [V,PM,241]; и: **пиристúạ** ~ *еднá жéна, нимáла-си пиристúа, нé знáм дáли вúќте сјáа. "Брé сúнче, нá-ти тáа кирфúјчкăта, óди нă кувáчо дă-нăпрáве аднá пиристúạ". Гă-зимýве дéтто, кути дéте óде нă-кувáчо: "Чúчко, рéкăл, мáма мá-пуштú дă-нăпрáвиш аднá пиристúạ"* [ПК,2(Крец–302)]; кај Малецки: **пируст'а** [MS,s,83].

**Пирустија** f 'име на созвездие, тоа се 3 ѕвезди (оттаму и името *пирустија*) распоредени на самиот зенит'; освен *Пирустија* ги има уште следниве ѕвезди: **Квачка, Нишајне, Седам Уфчара (Голема и Мала Мечка), Саба Јалдази (Деница)** [ТГ,333].

**пирушан акалија** m 'некој што се однесува несериозно'~ *куту жинен чувек трабуве да си направе руби спурти него, а не да се праве пирушан акалија* [ТГ,133].

**пирăнúца** f 'долниот дел од воденицата, колото во кое удира водата и преку **вретеното** го врти каменот, во др. говори: **воденично коло**' ~ *му-рéкạл нạ-лесúцăта: "А-а, кумалúе, шó úмăш тú?" "Е, рúби, кумевóлче!" "Еми ут-дéка си-и-брá!" "Е, кумạ-вóлче, дạ-ти-кáжăм: ọтúдăк нạ-вуденúцăта, му-ạ-зăпрéк вóăта нạ-вуденичáрут и утúдăк пọт-пирăнúцта и си-и-нăбрáк рúбите* [ВМ(Сар),316]; *"Е-е – му-рéкла*

*ку́ма ли́са – ти́ ќе-си-зе́вăш се́га едну-бу́ре, ќе-гу-вăрзиш зą-па́шкăта и ќе-о́јш пут-пирăни́цта... ќе-нăбе́риш ри́би"* [ВМ(Сар),316]; во Серско: **пе́рница [ЛС(К),95]**.

**пи́с** adj 'нечист' (обично во морален поглед) ~ *шо́ пи́с чуве́к е́ј то́о; и́ч не́ ми сă-слу́шат пи́с маабе́те* **[ПК,2(85)]**; сп.: *зина́ е то́* (зн. неморален е). *Зина́ мăга́ре, буди́нке пу-чу́жди же́ни, а нă-же́нта пи́с ин ви́киме, пи́с же́на та́а, не́чиста, фăшки́а* [ПК,2(241)].

**пи́са** f 'катран, зивт' ~ *ви́а крăдли́вите утидо́а ишăри́а сăте по́рти. Ко́га утидо́а зă-дă-и па́лăт, нă-муже́а д-и-фа́тат па́к. Ца́рут не́ма... Е, ќ-у-пра́вăт пăтут су-пи́са; ќи-фăрл'ăт ли́ри* [ДК,136].

**пи́сан** adj **1.** 'кога врз нешто (хартија, камен, дрво и сл.) има испишано букви, зборови' ~ *и пузнаја́хми шо и исти́нц'ко не́гувото кажува́ни. Има о́шти но́гу такфи́и шо чини́л Исус; тии аку са писале иден пу иден, тра́чам ни́то зе́мнјата ки и прибе́риши писа́нити кни́ги* [MV,K,-319]; ~ *туку́ кога́ сă прислави́ Исус, то́га сă уми́ле шо би́ле ви́и писа́ни и кажу́ваа ви́ки л'у́дите шо би́ле су не́гу, о́ти на Ла́зар му викна́ уф гро́бут, и гу крина́ на не́гу ут умре́ш. Зарди то́а и гу причикува́ле на не́гу л'у́дито* [MV(K)288]; ~ *да риче́ на ни́х: Ви́а прика́зни, шо ви и каза́х на ва́с, о́шти биде́ки су ва́с, шо така́ му бе́ши писа́но да си чи́нат си́ти шо бе́а писа́ни на М... но́мото и на Профи́тити и уф кни́гити за́рди ме́н* [MV,K,260] – во текстот сврзникот **биде́ки** се јавува со архаично значење, односно со зачувана глаголност: *ви́а прика́зни, шо ви и каза́х на ва́с, о́шти биде́ки су ва́с* (со значење: додека бев со вас); ~ *отвори́ тефте́рите, виде́ та́му они́а, што бе́ха пи́сани, чове́циту, ги викна́* [V,PM,20]; ~ *На́пăкун ве́ли на Тома́: До́ниси ва́ка прăстот, е́м ви́ди ми и рăците, да ни́м сă чи́ни низве́рнин туку верува́н... И дру́зи но́гу ви́ки ниша́ни* (пишува: 'иншани' – печатна грешка) *прави́л Исус шо не́ сă писа́ни на во́а кни́га* [MV,K,337]; ~ *ма ш'то́ за јид'е́ми? трăбуваш'и да би́ш'и хали́с баклава́, ни на кни́гата пи́сана* [MS,t,8]; ~ *жената и била многу умовитна: знаиши, ча на уврејската книга е писано, кој увреин да можи човешко сăрце да открaди, да стори магиа, да баи, сите христиани да си одавјат на морету* [V,PM,193] – уште еден пример за проширена употреба на предлогот **на** – кога укажува на внатрешност, наместо 'во': **да си одавјат на морету;** ~ *и видел тамо, дека ја имаши закопана, биши зникнало един висок кипарис. На кипарисот на коренот имало писани букви, штото н'ахто не знаиши да ги пеи* [V,PM,198] – во текстот е зачувана првичната форма од конструкцијата *има (нема) + гл. придавка*, кога придавката се сложувала со именката на која се однесува: *ја имаши закопана (змиата);* и: **пишан*** ~ *напкун ги даде на нас јуруците, и ги носихме на сардарот... имахме и книга пишана од бегот* [МС(В)74]; ~ *на во́јна о́јде, о́јде не до́јде,[ ко́јнут му до́јде, не́го го не́ма,[ на се́длото и́ма пи́смо пиша́но* [ИГ,108]; **2.** изр. **така е пишано** (кога некого ќе го снајде некоја непријатност го тешат со овие зборови), или: **ако е уд бога ричено да биде – ки биде,** односно: **уд Госпуд е** 'нешто што е судбинско предодредено', во минатото многу често и болеста така се објаснувала, дури и не се барала помош од лекар, освен волјата на Бога причина можело да биде и ако некој **направил магија,** односно ако

ја **нафрлил бол'ката**, односно ако **нагазил** [ТГ,227].

**пи́сано́(ту)** n 1.'напис, она што е напишано' ~ *ина́ фо́туграфи́ја, ја з'е́ва, ја гл'е́да, ина́ ху́бава мо́ма и ја уп'ӓ́ва удуса́т' пи́сано́ту* [MS,t,9]; **2.** 'предодредено, судбинско' ~ *момата, ... на Бога се верно молиши да са откини о-тамо, така вел'ајке: "ох, Боже, и сиромаштиа е била многу тешка, ама това-ј било потешко! Да не и писано, Боже, подин брат на самови(л)ски рӑнци да промине"* [V,PM,195]; ~ *нӑ-мо́јш ни́што, шо́-ј пи́шӑно ќи-до́јде. Утпи́шӑнто не́ сӑ-бе́ге...* ~ *и ка́зува́ш'и на инса́ну о́ти писа́ноту сӑ ни распи́сува* [MS,t,18]; ~ *Се́тне ба́бӑта сӑ-зе́, ути́ди дӑ-гу-па́ла де́уту. Си зе́ва и три́ плу́ти сире́јне.Оде дӑ-гу-па́ла. И о́де, у-испул'у́ва уд-о́ џӑкут – де́уто си-се́де нӑ-о́гӑнут. –"Ле́ле го́спуди, шо́ ми-е-писа́но са́м д-уста́нӑм се́а. Кӑ́к сӑ-жи́ве са́м?"* [ДК,117]; ~ *и да му рич'е́ш' на ч'урбаџ'и́јата: "б'ӓ́луту ч'е́рну ста́нува и ч'е́рнуту б'ӓ́лу ста́нува, пи́сано́ту сӑ ни распи́сува"* [MS,-t,15]; ~ *гу брка Го́спут' да по́ј да гу на́ј, да гу пи́та: "пи́сано́ту сӑ распи́сува и́ сӑ ни распи́сува"* [MS,-t,14].

**писа́р*** m 'ангажиран човек да води евиденција, односно запишува, регистрира она што е потребно' ~ *случи́ло, о́ниј дни́ му дошли́ работи мло́гу, фати́ха си́чките писа́ри да пи́шат, така́ и де́тето. По́сле оти́де пе́рвиат писа́р да ви́ди, де́тето какво́ пи́ше. И кату гу виде́, са почу́ди* [V,PM,152]; ~ *тога́с то́ј му ве́ли нӑ господа́ра си: "што́ да ти ка́жа господи́не? Това́ де́те повре́ден ја́ от си́чките писа́ри, и от ме́ника е повре́ден". Тога́с господа́рот му ве́ли на писа́рат: "**така́ да зна́јте, от Македонска зе́мја какви́ ду́хови испа́ждат!**"* [V,PM,153] – изблик на национални чувства кај раскажувачот, односно запишувачот на приказната (и едниот и другиот од Солунско).

**пи́ска** f 1. **'свирка'**; **2. 'долгата коска од коленото до стапалото'** [ПК,2(85)].

**пи́ске** impf 'вика со висок глас' ~ *един ден – ка са шетал, видел един орал, дека писке. Го питал: "Што пискиш?" Оралут му рекал: "Една змиа иде ката гудина, ми јаде пилците и сега иде па да ми и изеде". Тоги детето а удире змиата, ка са качувала по дӑрвото, а утепуве* [V,-PM,271]; ~ *уддѐле, купи́ле е́дна ругузи́на, га-завијале уф-ругузинта, ќа·-зӑпа́л'ӑт. Та· пи́ске уф-ругузи́·нта. Дӑ зна́јш, ви́ке, ти́ ме́не дӑ-мӑ-лӑ́јш. Та́· дӑво́јка ме́не дӑ-мӑ-чу́ве... а-ти́ зӑ-три́ де́на дӑ-гу-зе́миш бӑкши́жо"* [ПД,165]; ~ *пӑсе́јки о́фци не́куј де́н е́дна кӑпи́на сӑ-зӑпӑли́ла, гуле́м о́гин испӑдна́л ут-та́м. А-та́м има́ло-пӑ е́дна зми́·. Зми́·та пучна́ла, ка́ фӑти́л о́гино дӑ-го́ре, дӑ-пи́ске, по́муш бӑ́ркала* [ПД,152].

**писку́л'** m **1.** 'висулка направена од конци во различна боја, се закачува на горниот крај на капата, специјално на фесот (капа што ја носат Турците)' – ако плаче некое дете за да го смири мајка му ќе му зборне: "*Ја го дедо Бужиќ иде сус криво магаренце; ки ти дунесе: бобо, дулама, папуци, фес сус пискул'. – Ако не молчиш, ка ки чује оти плаќиш, ки са нал'уте и не ти дунесуве ништо!*" [ТГ,84]; **2.** 'цвет на пченката (личи на висулка од конци)' [MS,s,83]; **3.** 'врвка на кондури' [MS,s,83]; **4.** изр.: **се́ писку́л' сӑ-пра́ве** (= се однесува надмено, како да е поважен од другите) ~ *ја́ тӑко́ф-еј Са́нде нӑ-А...*

*Да му ричé на нéго: Оди си, мúј̣ си* [MV(K)258] – во контекстот имаме нерегуларност во употребата на предлозите 'во' (во случајот 'уф') и 'на', имено предлогот **уф** е употребен кога се однесува на нешто надворешно: *да му а ли̣пú кáлот уф óчите на слéп'от* (м. 'на очите'); **2.** изр.: **пл'ýн-си нă-рăцто** (= зафати се за работа) ~ *ним-чéки нă-пумухчúј, туки пл'ýн-си нă-рăцто, áк сáкиш нă-врéме дă-свăршиш рăбóтта;* **пл'ýн-си уф-пáзуфта** (= не се потсмевај на слабоста или несреќата на другиот, бидејќи може истото да ти се случи) [ПК,2(188)]; во Солунско Малецки забележил: *гу пл'уна* = го плукна.

**пл'унка** f **1.** 'она што се излачува во устата како слуз' ~ *му рекал: "А д да чиниме каул, ако ма удавиш сус една пл'унка, да ти дадум сите пари што имам* [V,PM,270]; ~ *дудéка са̣м тýка на̣ зéмн'ата, са̣м вúдело на зéмн'а. Как ричé вúи лáфови, и пл'ујнá дóло, и правú кáл ут пл'ýнката* [MV(K),258]; и: **плунка** ~ *и сéга цáрут нăрéдил нă-жéна-му дă-ă-извáдат нă-срéт сéло, су-плýнки дă-ă-дáвăт. Дă-гу-бéри цéл свéт сè у-плýнки дă-ă-удáвăт ут-стрăмутилăк* [ВЕв(Кр)]; **2.** изр.: **нé пл'ýј, пл'ýнкăта ќи-т сă-вăрне** (= не зборувај лошо за своите блиски) [ПК,2(181)]; **ус-пл'ýнки ќи-т удáве** (= се кажува за оној што многу зборува и кога зборува како да плука) ~ *нă-сéгде úма таквú чувéци, кá ќи-фáте дă-зувóре... ус-пл'ýнки ќи-т удáве* [ПК,2(206)]; сп. **ш'л'унка** [MS,s,85].

**пл'ункичка** f, dem. **1.**, **в. пл'унка**; **2.** 'нешто пифтиесто, без кора, лигаво; во случајот што следува: 'кога од семето почнува да се оформува ларва од свилената буба' ~ *ду-трú-дéна тăкá ќи-си-прáвиш и пишúм утпăрвин ќи-си-бéриш лúшиче мáлце, áма тó нóгу сúтну ќи-гу-дрóбиш оти-тó óште пл'ýнкичка-и, ќи-пóчниш да-си-а-рáниш вúќе* [БМ-(Стр),200].

**пл'ýпа̣ниц** m 'меур од изгорено' ~ *глéјш какóф пл'ýпа̣ниц ми-сă-диг-нá, шó мă-пăрснá врéла мáс* [ПК-2(86)].

**пл'ýска*** (и: **пл'уске**) impf **1.**'стрела, пука' ~ *утúди тóј на врăх главá-та-ји, с'éдна и слýш'а тóпувéту как пл'ýскат* [MS,t,13]; [MS,s,85]; ~ *стáн', марú жéну, да ги чýш бáри тóпувéту, кáк пл'ýскат* [MS,s,85]; **2.** 'кога семето од свилената буба ќе ја пробие кората за да се развие потоа во ларва' ~ *сéмто̣ шо-ќи-пл'ýске, шо-ќи-са-рóе тó, ќи-си-клáвиш идна-новина на-тó, едну-óдăрче ќи-си-прáјш или мáса, шо úмиш ќи-си-клáјш, и нáм ут-тá кăпúнта ќи-си-клáвиш на̣-сéмто* [БМ(Стр),200]; **3.** 'врне силен дожд' ~ *нúм испáѓи нă-вóнка, вúј кá пл'ýске, жúва вóда ќи-т-нăпрáве;* в. **пл'ýснува**.

**пл'ýска** (и: **пл'ýскифца**) f 'меур што се прави на кожата од изгорено' ~ *мáјко, кóлкува пл'ýска ми-станá,... ут-шăрлáно кá пăржа̣х рúјпте* [ПК,2(86)]; в. **пл'ýпа̣ниц**.

**пл'ускáвица** f **1.** '**силен дожд**' ~ *кá мă-фа̣тú áдна пл'ускáвица дýда̣ле мă-на̣прăвú;* **2.**'тепање'~ *шó бúше тáа пл'ускáвица сăнóш кăд-вáска мăрú, кóј сă-тéпше?* [ПК2(86)].

**пл'ускáн*** adj 'ако е со пробиена, отворена опна' (кога ларвата на свилената буба ќе потпорасне и ќе ја пробие опната со која е завиткана) ~ *и ка-ки-дóјде у-тóплуту врéме укулу-Велúгдин, ки пóчне тó да̣-са̣-рóе, и ки-си-гу-удвúвиш ка-ки-*

*ùма пл'ускáни сéмијна и ки дóјде врéме ки-збýвне тá кутùјта* [ВМ-(Стр),317].

**пл'ускани** n 1. 'стрелање'; 2. 'удирање, пр. по лицето'; сп. **плùсканица, ш'амáр** [MS,s,85].

**пл'ýснува*** impf 1.'пукнува (во случајот со пиштол)' ~ *Липóн пиш'-тóфу гу напăлн'увáха барýт и курш'ýм, да с'етн'ạ гу пл'уснувáха* [MS,t,39]; 2. 'удира' ~ *пл'уснýва вудáта* (= удира водата) [MS,s,85].

**пл'ýсна** pf, 1. в. **пл'ýска** 1. ~ *нóс гу р'éч'и: "дрắш' рăнкáта да гу фắр-л'а!" и му пл'ýсна, му ја удрù рăнкáта* [MS,t,39]; 2. 'удри со шлаканици' ~ *кá-ќ тă-пл'ýсне тáтку-ти дă-нé ми плáчиш, нé-ќ-тă брáнум, дă-знáјш* [ПК,2(86)].

**пл'ýскифца** f 'мал оток на кожата, плуска со течност (од удрено, изгорено или набиено место)' [П-Д(130)].

**пл'ýскăвăц** m, bot. Papaver rhoeas 'диво полско цвеќе, има убави црвени цутови, но не мириса убаво – булка' (Пат), во Ник освен **пл'ускăвăц** го викаат и **диф афион** [ПД(122)].

**пл'ăскăтýрник** m ~ *тó-ј јáдне ус-нăриндùсна тùква, јáјца, млéко и шикéр, пéчно уф-фýрна;* fig. 'неубаво јадење' ~ *ùч нé знáа да-гóтве тáа мóјта снáа, шо прáве адни рăчóци алùс пл'ăскăтýрник* [ПК,2(86)].

**по** part (за образување на компаратив) ~ *нéколку днù сéтни големóјут сùн бéши мăра по-акăллùа, земá олóвиту, отùде на нùвата* [V,PM,26]; ~ *видé на чешмáта да пùши еднó пùсмо такá: "кóј нé ки пùị от тája вóда едùн тác, мăж не си брóи, от жéна по-олчáк ịe!"* [V,PM122]; освен придавки се степенуваат и именки: ~ *му р'éкуха: "ут нáм пó-јунáк-си!" и утùдуха на кулùбата* [MS,t,75] – именката **јунак** овде е сфатена како 'јуначен'; ~ *по-кротките бези по-путпушкјăт, по серттă по грабăт* [МЕ(Р),85]; ~ *сă углидувáле нạ углидáлто, вáа вил'áла: "уд мéне пó-ýбăва нéма нạ-дујнáта", он пă вил'áл "пó-сùлин јунáк нéма дă ùма нạ свéтут"* [ИГ,112].

**пó** adv 1. 'повеќе' ~ *ут стрáната нă курáбо ùма двăнáјсе нугáл'ки, уд дắбуво дắрво, дắбо пó трá: и шчùците дă сă уд дắб, пó-áрни сă, пó трá:т* [ПД(128]; ~ *ут ка сă минијă тро вримијнтă ăнгăријтă фăти по дă услăбувă* [МЕ(Р),89]; ~ *можиа,... дă му сă пожал'ăт нă бегут и да гу истерăт субăштă, дă-ј бегут по мирак имăше зă чифликут* [МЕ(Р),90]; ~ *сил'ајнту уд ден нă ден сѐ по сирумашејăт, сѐ по си-ј скусувăт арџувјту* [МЕ(Р),90]; ~ *и фáт'ạх рáбута... кáмин'а да ц'ắпими... и такá пó ми сă утфóри душ'áта заш'тó л'áбу си гу звáж'дах* [MS,t,3]; 2. 'почесто' ~ *нùạ, шó дă-кáжум, бùме прă-нáјмăлéчќоо, кóга нéма живóт, е нă-мọјш дă-живéјш. Јác сă-рăзбулéх, лижáх трù мéхца у бóлница и нé дујдé та: снáа дă-мă-вùде ùч, прă-н'а: шọ бùх. Та: ùдише пó. И видéме, нé видéме, прă-тóо сùн дујдéме* [ПК,2(Иџ–286)].

**пó:** (и: **пóе, пои**) impf 'дава на животно да пие вода' ~ *óн ут-гóр нă-дắрвуто сéде. И дујдéл нă-цáро измиќáро дă-гу-пóе кóјно. Кóјно нé пијáл вóда тáм, нăsắт сă-тăгл'áл... И нéјсе, сéа ќи-зùме цáровјо сùн утùве, ќ-óде óн ќо-пó: кóјно. Утùве. И нă-нéго тăкá* [ПК,2-(Пл–258-259)].

**поаргиса*** pf 'задоцни' ~ *от мăра дена сетни му дојде на татко му книга, да ходи на царска кавга. И тој на жената му припорăнчова и вели: "кога детинто ки си чини за ука, да го дадеш на даскал да си учи! Ету ти оставјам стока, пари, и јазе ако поаргисам, тој детенто да го глендаш харно!"* [V,PM,155]; сп. *за м'ą аргисаш' млóгу* (= ме задржуваш, ќе задоцнам многу) [MS,s,4].

**поарин*** adj 'подобар' ~ *Предлозан му гу отнесуве паунут на царут. Напкум царут си пофалил којнут. Братјата рекле: "Алатувут којн е поарин ут твојут"* [V,P-M,272]; ~ *гу-пуштúле нă-ăвлúјте тáму. Крúф кóјн кóј ти сáка! Удникóлку дéна тó крéни-си-а пáшкăта óди-си! – дóјди Тýрците кóга имáле Бáјрăм. Кóј ут-кóј дă зéва кóч пóáрен, пóтугá, Тýрците пáлăт* [ДК,141]; сп. поздрав: – навечер по посетата кај некој сосед или роднина, гостинот на заминување се поздравува со: *Добраноќ!*, на тоа му одговараат: *А мин! Госпуд на вас поарна* (некои: *подобра*) *да ви даде!* [ТГ,315].

**поарно** adv 'подобро' ~ *и црева са баре карат, а кам да са не карме нија* – конфликтните ситуации се неибежен дел од животот, тоа особено важи за оние што работат заедно и затоа постои изреката: "*Сус јабанџија поарно са пуминуве*", или "*Јадејне и пијајне братски, исап глидајне* (= правење сметка) *– душмански*" [ТГ,319].

**побара** pf 'фати' ~ *и тојнака тогас си побара на главата, позна, ча нема капа* [V,PM,46]; ~ *и тјáнака му вéли: "ами снóшти, мăжу, когá лéгнахми и си турúл сáбјата дá нé си побáрами, јáзе приз вечерóт прифăрлúх рăкáта ми нá врăх тéбика и сá отсéкох от сáбјата мăра, áма динéска не ти казáх* [V,PM,145]; ~ *и тóјнака фатú да га побáра по гăрлото, зăрното излезé от гăрлото ú, и ужувјáла. Тогáс цáрјув сúн га земá за жéна, га чинú царúца* [V,PM,133].

**побарова** impf 'фаќа', в. **побара** ~ *се окачи гори, сандукот дол гу извади и, га гу отвори сандукот, и видел нетри мома умрјана. От-тука, оттаму фати да ја побарова, ја фати за гăрлото малко, зăрното кајдиса от вунка, момата и ожувјала* [V,PM,214].

**побе́гне*** pf **1**.'напушти некое место на брзина, со трчање' ~ *и кату немаха рахат от аскерите, побегнали от таму и отидоха на един грат, си заселиха* [V,PM- 40]; ~ *простр'а рăкáта му, искинá едúн дал сóс дéсет јáбăлки и едúн дизгúн удрú на кóн'ут, побегнá* [V,PM,113]; ~ *таја џанабет жена беши залуд'ала, дур да отвори паницата, и как га отвори, побегналу оно шеј от нетри* [V,-PJM,65]; ~ *тојнака беши млогу хитăр да а побегнал: приз пенџерината скокна* [V,PM,35]; ~ *адúн капитáн, тáм уф-Дýпница, какóф еј бил, мăјóр ли, кăпитáн-ли, нéзнáм вúке: "А, тóо мóмче пубигнáло. Ајде, вéле, на-тéп бисúлка или стрéлба". "Шóм сáќ-да-м-утéпте, утипáјте, вéле, тáјфăта умрéла и-áс нéк ýмрум". Фáште вýјко, тáа лúрта на-тóо кăпитáнут ма-дáве. Жúф д-устáне* [ПК,2(Шек–278)]; и: **пуб'ăгни*** ~ *"утúдух на перивóл'у за да субéра смóкфи и там вúд'ąх инó пúл'ą маламóсану и р'éкух да гу фáт'а и тóј пуб'ăгна"* [MS,t,45]; ~ *кукурúкна пинт'éлиту и сă пуб'ăгнаха дјáвулéту*

[MS,t,24]; ~ *и вилú: "ми трукулú кóн'ут, ми разбú кýрут, гл'éнда кандú т'éб'ạ!" – и сфáт'ạта пуб'ắгна* [MSt,78]; **2. 'замине'** ~ *цар'ут му вели: "скóру от двóрут ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учúте ми да ти нè вúдат тýка óшти едноч!"* [V,PM,10]; ~ *она кајве му служи, тој не можа да ја познај, туку она гу позна. Кату и пил кајвету, тој стана да побегни и платил пари за кајвету* [V,PM,239]; ~ *как отидоха да легнат сос детенто, му каза на детенто: "братче, утри ште на закол'ат, л'у утри да побегними"* [V,PM,240]; – *"Ами кам татко ти?" – "Татко ми јазе го не знам, зер, кога побегна татко ми, јазе бех ошти на мајчинот ми корем". Тогај го пригарна и фати да плаче, хем да му вели: "ох, сину, јаз ти сам татку!"* [V,PM,163]– во контекстот со предлогот **на** се означува внатрешност, наместо 'во': **јазе бех ошти на мајчинот ми корем** (= мајка ми беше бремена, јас бев во нејзиниот стомак); **3.** 'напушти семејство' ~ *нéкој пăт не ми кáза, ча úмаш брáт на Стáмбол; сéга от дéка ти дојдé товá? Безбејлú тúнака сáкаш да побéгниш от тýка* [V,PM,18]; ~ *един вечер царјут му рече на гнусниот: "да земиш таин'ут да гу закараш на милната!" И тојнака зема таин'ут, отиде гу даде на кучката. Как чекаши царицата за таин'ут и как не дојди таин, стана, побегнала и отишла на татка ú* [V,PM,60].

**побегнова** impf, в. **побéгне** ~ *она рекла: "са уженувами, туку ниа адет имами, са чиними голи кату от мајка родени и са канпими". И арапинот заеднош си распримени, отиде да са канпи. Она пак му зева сичкојут такăм и рубите, от тамо побегнова, са приминила кату кисицииа* [V,PM,235]; и: **пубắгнува** ~ *и úди, му вилú ут пóртата: "áди мáли, тáти, áку м'ạ вúдити óш'т инóш' у уч'úт'ạ да м'ạ пúш'ити!" и... си пубắгнува утáм* [MS,t,32].

**побјади*** pf **'кога некој ќе ја добие битката'** ~ *искáрал кратýната и акóлата та му кáзал: "Сас ај тáзикана кратýна примéрих и на акóлата писóвах". И катó зел цáрја акóлата пăлна нýли, нé можил да соберé кóлко óки са. И такá побјáдили цáрја, за да зúма бјазарѓáнина рúбата* [V,PM,256]; и: **пọбéде** ~ *ама пáк нé-сạкáл дạ му-се-предáде, нạ-тóлкạф чувéк дạ-му-признáе óти е пóсúлạн. Затóа му-предлọжил дạ-се-бóрạт и тóј кóј ќạ-пọбéде, ствáрно е-нáјсúлạн* [ВГ(Мир),272].

**побјал'а** pf, в. **побјал'ава** 'кога нешто ќе стане бело, односно ќе добие боја на млеко' (во случајот што следува: ја варосува куќата – станува бела) ~ *станаха утринта ошти рано-рано, кинисаха, отидоха на татко му на уврејнот. И, га гленда, детенто, сичко чарно. Тогас гу викна на татко му, му вели: "тате, зашто така си чинил?" И тој шаштиса... тогас уврејнот курдиса, побјал'а каштата му и стори свадба на санот му* [V,PM,239]; ~ *и ми р'éч'и да сă умúја на б'ắла вóда... сă умúх и пуб'ạлáх* [MS,t,15]; ~ *кугá за пуб'ạлáј хýбав'ạ гу прустúрат на плитó* [MS,t,8]; и: **побеле*** односно: **пубéле*** ~ *кá гăсаа вáр, гу пăрснá и нă ạднóш óкто му пубилé, уќурвé...* ~ *Соломóн му велú: "дјáдо, горáта побел'á, клáдниците присушúха, двé без трú нé чúнат"... цáр Давúд му вéли: "брадáта ти и*

*кóсмите от главáта ти побел'á, очúте ти присошúха клéпките, нóите* (нозите) *ти без стáп не чú-нат"* [V,PM,130]; ~ *тáм дéка-ј пубилéна бýбăта, дạ-рéчме шо-сáке дạ-нáјде мéстọ зạ-кужýруви дạ-вúе, ќи-са-пубéле пу-тúе вéјкте, бéла ќи-бúде, сắта бýба ќи-са-нạкáче нạ-вéјкте* [БМ(Стр),201] ~ *"јас ки јодам, бре нивесто,[ в силна војска мускувија" – "Еј спајија, млад спаји-ја,[ бидел' фати, ти ним јоди" – "Бре нивесто, грејна душо,[ бидел' нејќат, мен ме сакат,[ кажи колко ки ме чекиш" – "Еј спајија, млад спајија,[ ки те чекам длăго вре-ме,[ дудек коса ки-пубеле"* [ТГ,-334]; ~ *нé вéлети вúа óти и жетфáр сéја, и жéтфата дујдé? Ету ви вéл'ам: упулéјтисти, да видéјте нúвити што си пубилéа, сáка да си жнúјат вúки* [M-V(K),258].

**побјал'ава*** impf 'станува бел, побелува' ~ *тја утишла на кладнецă, прала ја и ја чјукала цјал ден, и пак ни побјал'авала. Тја плачала и сја чјудила што да прави* [V,PM,287].

**поближно** adj '**поблизок**' (со формата за среден род се покрива и машкиот) ~ *и он стана оттаму, си отиде приз друг пăнт поближно; нạ мајка му и не остана рент да пита за поранките на слăнцето* [V,PM199].

**пóблúзу** adv, opp. на 'далеку' ~ *úмше аднó мăлéчко сéло, кá гу-вúкаа нé знáм. А-а-а, тóо бúше Ѓóлдăс. А ма мăлéнко бúше тóо сéло. Тóо сéло тăкá сă чинú демéк. Кá фатúме, сă-рăстурú. Алóџалáр и Пустулáр, тúа сéла бúа пóблúзу. Сéтне úмше аднó, Амбáр-Ќóј мувúкаа, Кăрá Бунáр пу тýрцко. Тýрцко бúше, кăýре нéмше* [ПК,2-(Иц–280)].

**побратимка** f 'блиска другарка' , в. **пубратим** (формата за ж. род ретко се среќава) ~ *тогас мисинчината вели на неа: "е побратимко, и ти си хубава, и јазе и слăнцето и звездите, ама сега момата е нај хубава"* [V,PM,213].

**побрăкова** impf 'со раката побарува нешто во џебот, односно во пазвата' ~ *тогас единојут са побрăкова на паската за кл'учовиту, дил да отвори сандиките, фати да тјухка: "бре, што сторихми? Ниа сми забравили кл'учовиту на нашта кăшта!"* [V,PM,178].

**пóбудлá** adj 'тој што не е паметен, во случајот: што не е итар' ~ *гăкăчúл вắлкут нă-лисúцта нагăрбут. Одăт, лисúцта вúке: "Бóлин здрáв нóсе". "Шо гувóриш кумúце?" Си-бáм нă-глáфта от мă-бóле, кýмо вắлче, дă нé мијстéче мóзуко, зéр глéјш кóлко меј истéчин". И дујдéли ду-дýпкăта, лисúцта си-скукнáла уф дýпката. Вắлко нéли пó-будлá си-устăнáл* [ПК-2(Крец–304)].

**побутнă** pf 'потурне, измести' ~ *тă му тога рăкла, да кладă јаковитăтă билкă в пазвăтă си и сăтнă да побутнă ăдăн камăн, котри стојал там и имал ду дăсăт хилăди ока* [V,PM,289] – сп. во контекстот: **котри** – лексички архаизам.

**пóбăргу** adv 'кога нешто се прави побрзо' ~ *и нăрáнто стáнăл стáрут утúшăл зă-дăрва и стáрăта утúшла су-дăрмунут и су-ришéтто зă-вóда. И стáрут си-дóшăл пóбăргу, ă-зáклăл бúшкăта* [ДК,146].

**пóбăрка** f 'кога од овошните дрвја, односно од лозниците, што веќе се обрани, дополнително си прибира

по некој заостанат плод' ~ *збра́х а́дна то́рба уре́е по́бӑрка* [ПК,2(86)].

**повади** pf 'земе нешто, го извади од некаде' ~ *он му хвӑрли кл'учовете и га вели: "отвори хазната, повади колко пари сакаш"* – во примерот имаме употреба на формата за прав предмет **га** наместо за датив 'му': **хвӑрли кл'учовете и га вели,** освен тоа засегната е и категоријата род [МС-(В),94].

**повали (сја)** pf **'полегне'** ~ *тја утишла на кладнецӑ, прала ја и ја чјукала цјал ден, и пак ни побјал'авала. Надвечар заминало једно дјадо и ја питало, зашто плаче. Тја му казала сичкјо, тој хи рекло: "Повали сја, синко, по неја, и шта побјалијӑ!"* [V,PM,287].

**повеление*** n 'раскажување' ~ *спроти мајчини ми поveлениа – мајка ми е дип харна – преде петнајси или осомнајси години да и дошел у д'адова кӑшта един гост, га ареса на мајка ми, за един вечир са винча сос неа* [V,PM,56] – во извадокот имаме употреба на сврзникот **да** со интенсионално-декларативно значење, наместо 'дека': **спроти мајчини ми повеления ... да и дошел у д'адова кӑшта един гост.**

**пове́ли*** pf 1.**'нареди'** ~ *и заедноч ламјата повел'а един деф, да га запали фурната, да га гори три дни* [V,PM46]; ~ *тја сӑ указала, чи му је жената. После повелила и нӑзи кӑштӑ, барабар с кладнецо, да изгорет и да направет сарајӑ в котри седјали с мӑжо си и сӑ пол'убили и миловали от понапрез* [V,PM,283] – уште една потврда за присуството на архаичната заменка **котри** 'кој': **в котри седјали**; ~ *да одиш на пӑтут, дек ке замине Ристос, да му речиш: "Даскале! Ти са мол'ум, воа леп е ноф, да гу благословиш да е блак!" Офчарут чини кату как му повел'а Април* [V,PM,294]; ~ *му рече́: "де́ка пове́лиш, господа́р мо́ј, да и́да; пи́ши ми тефте́ро"* [V,PM,23] – во контекстот имаме додаток за место без предлог: **де́ка пове́лиш... пи́ши ми тефте́ро** (м. 'на тефте́ро'); ~ *на́що млӑде́ш нӑ-тӑрăн е́ј зӑдо́јн, нӑ-мо́јш до-пуве́лиш, нӑ-мо́јш ла́ф дӑ-му-ка́јш* [ПК,2(186)]; **2.** 'благослови' ~ *"На новјут гост Господ нова нафака* (среќа) *да му даде! Сус таква радуст Господ сите братја да и зарадуве, и дека треба да се врне!Ваја гудина винчаме, Господ да пувеле уд гудина воја време мӑшко дете да крстиме! Уџакут да гу пуднови-ме. На младенци Господ касмет да им даде! Мир и милост меѓу них да биде. Сус мед и млеко да се ранат!"* – зборови на благослов на вечерата по свадбата [ТГ,184]; ~ *"Ка е арно Господ нека даде! Да ви даде длӑг живот и кӑсмет, арин век и на секуја педа пу ока бирикет... Господ да ни живеје криштеникут и новата криштеника!* – **со** тие зборови кумот се заблагодарува на поканата да венча. На ова присутните ќе викнат: *"Амин! Господ да пувеле така да биде! Уд твоја уста уф Божји уши!"* [ТГ,161]; – првиот ден кога орачот ќе оди на нивата да ора, домаќинката ќе му донесе богат ручек и ќе благослови: *"Ајарлија работа, Божиј човече!*[ *Колико зрнца толико куранчијна!*[ *Колико куранчијна толико класчијна!*[ *Уф секуј клас пу сто зрна"*; на тоа орачот одговара: *"Амин! Господ да пувеле така да биде!"* [ТГ,332]; образувањата *колико, толико* ги немаме сретнато при истражувањата

во Гевгелиско, но ако земеме предвид дека голем дел од материјалот Тановиќ го има запишано уште пред Балканските војни 1913 г. ("во Турско"), а освен тоа во соседната населба Гуменца, што се наоѓа недалеку на југ, во денешна Грција запишавме: *ко́лик пураснáл на мáјка,* тогаш можеме текстот на Тановиќ да го земеме како реален; **3.** 'покани' – *калесарите* (тие што канат за свадба) кога ќе почнат да *калесуват,* прво ќе кажат *добру вечар,* а **потоа:** *"Ви чинуве чико Јуван* (името на домаќинот на свадбата) *клајне и здраве и ва кане да пувелите за уф нидел'а на свадба; оти ки гу жене син му Ристо сус Нетка Пиперува!"* [ТГ,165]; – тој што *слави служба* (според Тановиќ така било во минатото во Гевгелиско) приквечер чека гости и дава вечера, при тоа благословува: *"Госпуди Боже и Св. Танасе* (или бил кој светец што се слави), *ка е арно така да дадиш! Госпуди Боже, и Свити Ѓорѓе, на душмајне на врат им стани, басрет им фати* (да им ја спречиш намерата). *Господи Боже и Свити Димитрија и унадашна* (прекутрешна) *свита Нидел'о, на помуш да ни бидиш, лошо на арно да убрниш... Господи Боже и Свита Бугуројцо и нејна другшка Свита Варвара и Свита Катарина, на помуш да ни бидиш, јардăм да ни чиниш, уд биса да на чувиш!"* Накрај завршува: *"Ајде пувил'ајте! Који милува – дуј́де. Господ нека ни биде на помуш!"* – Гостите одговараат: *"Амин"* [ТГ,210]; **4.** 'побара' ~ *и фрăкнал гемиџиата мрежата на морету, да се хванали многу риби на касмет нихно. И крапачинот и повел'ал, зарди неговот касмет да хварли гемеџиата мрежата, да види, што ки хванат и на негово касмет* [V,PM,242] – во контекстот среќаваме уште еден случај на употреба на предлогот **на** наместо 'во': **и фрăкнал гемиџиата мрежата на морету** (м. 'во морето').

**повел'а** impf **1.**'управува' ~ *тогáс, кáк гу вúде цáрјут, чá и докарáл двáјсигодúшна даванúна и пáк жúв дојдé, са почýди. И тогáс му дадé нá нéго óнáја зéмја да га повéли, гу чини голéм човéк* [V,PM,108]; ~ *тогај царјут вели на чобано, оти она беши с чобански дрехи: "што посакаш от мене да ти дам?" И она рекла: "сакам да ми дадеш Солун града да повел'а, и сичката Солунска каза. И царјут заеднош писал фермани наврăх жената, да повели Солуна и Солунската каза* [V,PM,167]; ~ *тáмо си заселúха фрéт и повéл'аха двé зéмја; нá нéговите конáки пратú от л'удéто му, едúн везúрин повéл'аши* [V,PM,147]; ~ *зă дă можă по кулај дă гу пувел'ă селту он кунуштисува су два-триминă по-зијнгијнă* [МЕ(Р),91]; ~ *мéн ќимă пувéл'е адно уфчерáшно лáјно* [ПК,2(208)] – реакција од возрасен човек наспрема грубото однесување на помлад човек; **2.** 'располага со нешто' ~ *ету тóлку пари ти остáвам, толку стока, ниви, лозјá, бахчи, кăшти, олóви и другу, што úмам фрéт тúнака ки ги повéлиш* [V,PM,7]; **3.** – **(са)** ~ *тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј: уд него се повелјат селта* [МЕ(Р)72]; ~ *Постул кăту сăтă села шо лежат нă арни мистијнă и лесно сă пувелјăт* [МЕ(Р),83]; ~ *и ут идна-две гудини дă нăвакă сă пувелјăт ут Екзăрхијăта и пејăт нă скољоту и нă цăрквăтă бугарцки* [МЕ(Р),80].

**повелиа** f, в. пувел'а; 'наредба' ~ *ве-*

*л'ајке така: чујте, сел'ани, от царјут има повелиа, на тој сиромах никуј ништу да не чини лошу, ниту една кокош да му не си загуби* [V,PM,33]; ~ *на вечарта му дунесле на Бога измитчијте мо (тиа биле нарӑчниците) вичера (вичерта му била: што е мир на светут; су ного видоло и су ного јасте) и му рекле: "Господи! Ил'ада и един човек дујде на видулто; пувилиата што ти е!"* [V,PM,266]; и: **пувили́ꞏ** (< повелија – со редукција и елизија) ~ *Уддéле тӑкá нӑ-стрáна, имáло нéкоꞏ плóча, кáрпа. "Ајде, рӑчéл саꞏ, зимáјте таꞏ даꞏ прӑпӑрчӑме нӑ-дрýгӑта стрáна". Кáмӑн тóлкуф сӑ-дúге? "Тóлко дýши нé ќаꞏ-дúгнӑте?" – "А јáс, рӑчéл, ки-ви-вúкум, вúꞏ ки-дúгӑте". И-зимáле, а-дигнáле; нé-ли бóжа пувилúꞏ, шу-вéл'ӑт, а-прӑпӑрчúле плóчӑта, испӑднáло сѐ злáто* [ПД,150].

**пове́рува** pf 'прифати нешто за вистина' ~ *"тáмука аф нéа уздóлу úма алтӑ̀ни зарини: да ги зéмиш да си видиш сиромаштиата ти". Тóјнака, кату чу такá, не поверува на пилету* [V,PM,30]; ~ *му вéлеа санкú дрýзите ученúци: видóхми Гóспода. И óн му рече: "акý не вúдам на рӑ̀ците му нишáните ут кӑрфúите, и аку не клáдам прӑ̀стут ми на нишáните, и акý не клáдам рӑ̀ката ми на рéбруто му, нé ќ-п(о)верýвам"* [ВЕв(Кон)308]; ~ *когá видé господáрот неговите тефтéри, са почýди и тогáс повéрува* [V,PM,15]; ~ *скинала две јабӑлки и ги фӑрли аф гаштите ú, и тојнака после, кату си качуваши, салдиса рӑката да побара нешту, али фатил јабӑлките аф гаштите, поверувал мутлак да е мӑж, а не жена. Тогас излезоха от јабӑлката* [V,PM,72] – во контекстот има 2 посебности: прво, употреба на адверсативниот сврзник **али** (што предизвика дискусија): **да побара нешту, али фатил јабӑлките,** и второ, употреба на лексемата **излезе** со значење 'се симна': **излезоха от јабӑлката**; **поверова** ~ *одговори и он: "ох, јуди самовили, ами јазе сам тука, за това на човек мириса". И самовилите поverоваха на него; да фатили да вревјат за него самовилска врјава: "е, сега, џаним сестра" вели едната самовила на другите, "да знај Костандин сега колај, излева отука!"* [V,PM,227]; ~ *хиз-миќарот, кату не имал пари да плати на ханот, зева кон'ут и му вели на ханџиата, ча за поj по чаршиата, да тера детенто, и ханџиата поверова и гу остави* [V,PM-238]; ~ *тогас уврјајката поверова на неговите ланжа, та му даде една хазна алтуни, да занесе на нејнот син* [V,PM,224].

**по́вечку** adv 'нешто изразено во поголема количина (во споредба со нешто друго)' ~ *óџ̣атạ му-вúкạ: "От-бе Пéтре тạкá нạправú ти? Нáли ќи-зéмиши, вúкạ, лáжити, ќи-дóјдиши" – "Дạ-се-нạсмéеме, вúкạ, мáлку, дạ-се-нạдлӑ̀жими. Еми, пóгọл'áма лạжá ọт-тáа милýвạш! Кóлку вр'áми пọт-пúрạши тáм зúдọвéтọ?" Пóвечку ọт-трú сӑ̀тạ, вúкạ Оџ̣атạ. "Еми тáạ е-лạжá", вúкạ Пéјкọ* [ЛС- (К)-130].

**повиди** pf 1. 'дојде во посета, на **по́виш**' ~ *каде шестиј чáс дојдé мáјка ú на пóвиш да га повиди* [V,PM,30]; ~ *на субота па часот на 9, сватот за собере неколко мажи и жени. За везмат л'ап, вину, јадени. За подат на нивјастинската кашта, за повидјат младиту. Друга една малка*

*свадба са чини нос ден* [V,PM,251]; ~ *кату чу тaкá, тój станá от трапéзата и отúде нá брáт му на пóвиш. Напрéт, когá бéши сиромáх, неќáши да гу вúди, ама сегá отúде. И кáк гу вúде снахá му, станá гу земá за ракáта и му вéли: "óх, брáче, нéзнáм што да убăрними: нá тóлку годúни и ти éднóч си дошéл да на повúдиш* [V,PM-148]; ~ *едúн дéн отúде да повúди сéстра му; гу нajдé дирвúшино умрјáнт. Тогáс фатú сáм, гу зарú нá дирвúшинот, си земá сéтни от тáмо сúчко, и сéстра му га земá и га закарá на конáките* [V,PM,142] – во текстот директниот предмет е изразен во придружба на предлогот **на,** што се смета за ароманско влијанаие: **гу зарú нá дирвúшинот; 2.** – **(си)** 'се види со некого' ~ *Един ден му вел'ат на чобано: "е баштју, до сега ниа бехме загубени, туку ти што на стори туз добро, на прихрани, си нарастохми". Сега и ниа ти си молими да дојдеш, да ти занесеми на нашто мјасто, да видиш наштја кăштја и нашио баштја и мајка – да си повидити"* [V,PM,169]; ~ *по дно времја имало един богат човек, с неколко хизмиќари завратјаши, и един кумшиа имал негов, штото лафови продаваши и наберал хазни алтăни. Един ден стана и тос богат. Отишел на кумшиата му, да си повидјат* [V,PM,168].

**повие*** pf 'завитка бебе во пелени' ~ *и заеднош излезе и падна едно нешто от царицата, от крастот на дол човек, от крастот на гори змија. Кату видеха така, млогу са оплашиха сички, што беа тамо. Но момата зема вода, гу измила и гу пови и гу даде на мајка му, да гу бизае* [V,PM,276]; ~ *тогас тој ке изл'ази кату л'ута змиа. Ти да не си оплашиш от негу, л'у да го земиш, да гу измиеш и да гу повиеш, и да гу дадиш на царицата да гу бизаи!* [V,PM,273]; ~ *стáнвăт тúа, тýка мáксăм – тáм мáксăм, нéмаа. Кóа пýл'ăт нáдру, нă-кóлјăта зăкăчéна, плáче. Сă-дрăснáла нă-мéву. А-зéле, ă-пувúле, ă-чинúле, ă-уздрăвéаа* [ДК,151]; в. **пувиве.**

**повúка*** pf 'покани да дојди, извика' ~ *му-вúкат: "Тáм úма едúн чов'áк лéжи и-пúши на-сáб'ата со-едúн ýдар четрúиси дýши". Јунáк. И-óн вика. Тúа му-вúкат: "Па-нé-и лóшо да-го-повúками. Кáко јунáк сас-нáшата грýпа да-се-склóпи"* [ЛС(К),116]; ~ *са: ти ки-пúтиш, ки-сáкиш, ќ-óјш уф Лóндун... Ќ-óјш уф-Лóндун, тáм англúскио крáл úма дéте уф-кóжа зăвúно. Ти ќ-óдиш тáм, ки-сă-рăз-вăртиш укул-пăлáто, ки-вúкиш: о,о дóктур, о,о дóктур. К-излéзе пулúцијата дă-тă-пувúке, тú рăчé, дă-нé сă-уплáшиш* [ПД,147].

**пóвике** adv **1.**'компаратив од многу, множество од нешто' ~ *пóвике рăкăвéнки ки нăпрáвăт пăлóк, а пóвике пăлóзи снóп* [ПД(122)]; ~ *"ут трúста драхмú нагóр'а ни мóга да ти плáт'а" – "и јас за си пóја, д'é ми дáват пóвики!"* [MS,t,26]; ~ *и т'é му р'éкуха: "јáла! сирмáси снú, н'éма-ми дрýга удајá пóвики, амá пукрáј нам прóмин' и тú!"* [MS,t,15]; ~ *станáха сéтника мирахчúе, фатúха да си кáрат, кóј пóвики да зéми; делúха што делúха, вúки кăштата нé си дéлиши* [V,PM,17]; и: **пóјќе** ~ *тáа чýпа ă зéва, ă-зăнéсфа у-плăнúнăта, му-и-извáжца óчите, ă-устáва тáму дéка плáче. И нéјна ă-ублéкфа, ă-нăридýва, к-ă-вúшăл цáру, сă-нăл'ýтăл пóјќе* [ДК,121]; **2.** 'често, многу често' ~ *на-пăзáр óдăхме ф-Штéмница пóвќе. Тáм бúше пă-зáро, тáм бúа Тýрцте. Бéзи бúа,*

*та́м бе́зи живе́а. Це́лта уко́л'а бе́сте сѐ та́м живе́ја... ако́ртно ме́сто* (сп. “курорт”), *по́тăка́, по́-уф-пла́нинта, во́да по́вќе, ла́дно* [ПК,2(216)] – во контекстот среќаваме додаток за место без предлог: **це́лта уко́л'а бе́сте сѐ та́м живе́ја** (м. 'во (од) це́лта уко́л'а'); ~ *на́врăс чура́пто сă но́сăт, ги пра́вăт по́вике ус ша́јăк, ду ту́ка фа́ичăт* [ПД(136); ~ *та́-ј пă уд доло жа́лта, уд горе бела, тиă растăт уф стăрни́штта повичке* [ПД(123)]; **3.** 'застапеност во повисока степен од нешто друго' ~ *асắл ста́ро, по́-ра́но и́ ви́каа сини́а, а́ли се́га суфра́ сă ви́ке по́вике* [ПД-(120)] – уште една потврда за присуството на адверсативниот сврзник **али: али сега суфра́ сă ви́ке;** ~ *слăничкăтă нусијă сă бăркă су вардарџкăтă ув селто Аларе, дека повикјиту носăт вăрдарџки пăртал* [МЕ(Р),81] – во текстот прилогот е членуван: **повикјиту**, исто така и во следниот случај: *и ја́зе фати́х, гу научи́х мла́дојут о́л да о́ри, по́викету ја́з рабо́тех, ду́р да гу на́уча, и сега́, кату остаре́х ету по́вики, ме изгони́, ме остави́ ту́ка на снего́* [V,PM-138]; ~ *са чини́ мло́гу бога́т, от господа́рот му по́вики* [V,PM,27]; ~ *кату чу́ бра́т му, ко́лку бе́ши л'уте́н на не́гу, о́шти по́вики си разл'ути* [V,PM,16]; ~ *и така на 105-годишен човек – ала(х)-билир може да и повиче – кăсмет биде да пул'ам на стари години* [МС-(В),77]; ~ *зака́раха на ца́р'у л'ắк, му кла́духа на уч'и́т'ạ, му ги усл'ạ-п'а́ха по́вики* [MS,t,...]; ~ *имаши един сиромах човек и бил многу акăлиа, ама колку и бил акăлиа, толку и повики беши гнусин* [V,PM,58]; ~ *и така секој ден идише – де бре, де бре, де бре – ми ги расипа повичи очите* [МС(В),77]; **4.** 'со поголема важност' ~ *су-јдна лăкăрдјă он ăј повиќă уд мал-сăјбијтă ув селту* [МЕ(Р),90].

**повина** pf 'се наведне, ожалости' ~ *и она пушти скути и рăкави и повина лицето, сă чини гајлилија и отиде дома* [МС(В),96].

**по́вира́н** adj, компаратив од **виран** 'неквалитетен' ~ *и тăргна́ме ут-Сики́рник, ту́к ут-Куле́шино, то пăт пра́во зă-Мо́крина. Удде́ме, Мо́крина пра́зна. Нắсили́ли сă-та́м на́ште бижа́нци по́ра́но, по́а́рните кắштички тăка́ фăна́ли. Ни́ă пра́во нăкра́ј адна́ по́вира́н кắшта бутна́ме-се, кулк да-не́-сме нă-мигда́н* [ПК,2(221].

**по́висо́ку** adv, opp. на 'пониско' ~ *“с'е́ напо́сл'ạт м'е́н'ạ да и́диш', да ни по́ш' ни по́висо́ку, ни по́ни́ску”* [MS,t,58]; ~ *ти́ạ ра́бọтạт, о́н се́днал нạ-ба́цạтạ, нạ-ọџа́кọ. Едно вр'а́ме, на́ли до́лу по́висо́ко, жа́рта де́кạ-е. Зạпо́мнили-сте ви́е. И-о́н, една́ пắрчкạ, едно́ ста́пчи и-са́мọ гọ-ри́и пе́пелọ* [ЛС(К),110].

**по́висо́чко** adj, n, в. **по́висо́ку** ~ *ама-ни-ку́јчту гу-нạјде́, ни о́ни гу-сритна́ја то́ не́шту. И де́к ќи-о́јмă – дистина-ме́тра нạ-де́снọ ут-ала́тте дек-са-устăве́ни, на-ид-нọ-ка́минче тạка́ по́висо́чко* [БМ-(В),192].

**повичќă** adv 'повеќе' ~ *сеа кăту шо сă утвури лăкăрдијтă зă су-бăштă, не ки бидă лошо да зă-пузнајме тро повичќă су негувут авăле* [МЕ(Р),90]; ~ **фăрту́на** *е по́вичке ве́тăр и до́ш ка́ ки-фа́те* [ПД,129]; в. **по́вике**.

**по́виш** m 'среќавање, видување' ~ *каде шестиј ча́с дојде́ ма́јка и́ на по́виш да га повиди* [V,PM-31]; ~ *кату чу така́, то́ј стана́ от трапе́зата и оти́де на́ бра́т му на по́виш.*

*Напрéт, когá бéши сиромáх, некáши да гу вúди, ама сегá отúде* [V,PM,148]; ~ *от гудениту сетне за дојди един панаир, да речеме Богородичин ден. Тогај пак јунакот за викни роднините му. Ки си собрат десетина жени да подат на повиш, за занесат една зја папуци, скахуни, шамии два, фес, ририф, един крондир вину и един ракиа и алтуните* [V,PM,246]; ~ *и пáк когá га земá нивјáстата, тога видé, пáк си насмеá. Збóр чинú зéтјут, цáрјут по-нáпрет да úди на зéтјувата кăшта на пóвиш, и чинúха збóр, кóј дéн да дóјди цáрјут* [V,PM,114].

**пóвла** f 1. 'нешто како поголема црпка со која ги фаќаат и ги вадат птиците што се фатени *уф пиликáтнико* (во Дојранското Езеро); за да не можат да бегаат, на птиците им ги сечат крилјата [ПД(127]; **2.** 'рибите што се собираат во *кóтецо* (гонети од птиците, во Дојранското Езеро) некогаш се толку многу што рибарите просто ги извлекуваат со црпка (црпката има обрач колку една поголема тепција); таа црпка се вика **пóвла** [ПД(127]; **3.** "тоа е железна алка широка еден аршин, која има дршка долга еден и пол аршин. На алката се врзува мрежа во форма на ќесе. Дршката се зацврстува со јаже чија должина треба да изнесува колку и длабочината на Езерото. Со така подготвена направа се греба по дното на Езерото и се фаќаат школки" [КД,60]; 4. 'специјален сад со рачка со кој се црпи водата што ќе флезе **уф курабо'** (= чамец со кој ловат риби во Дојранското Езеро).

**поводе*** pf 'потера, поведе' ~ *"Ти имише, риче, девит ил'ади офци, јас флизех, ти утипах три илјади". – "Да ти си бил мој душман!" Гу фатил и него, гу тепал, тепал, гутиснал уф един дол. Па си поводел офцата, па си кинисал* [V,PM,293].

**пóвој** m 'лента од украсено платно со која се стегнува бебето откако ќе се завитка во пелени' [ПК,2(86)].

**пóвој** m, bot. **'трева што се завиткува околу други растенија'** ~ *óна цăфте бéли кúтки алúс úнка, óна нóго сă-лóзе, сă-шúре, áма кóрăно и-éј плúтук* [ПК2(86)].

**поврате (са)*** pf **1. 'кога** некој ќе се сврти назад' – објаснувањето е од Ст. Романски ~ *и така един ден, за да поверува и да нема шубе да не го открават, кату жниеши, ги вăрзуваши снопите; и кога са повратил одзаде да види, дали стојат снопите, кога гледа, две или три снопи санким човек ги караши, отидоха на братувата му нива* [V,PM,83] – множинската форма **снопи (снопите)** ни ја потврдува поставката за проширената употреба на множинската наставка – **и,** не само кај именките од среден, туку и кај еднослoжните од машки род (за ова в. во граматичкиот дел); **2.** изр.: **неје он Господ** (се однесува на докторот), **па да може душа да поврате** – текстот е забележан пред стотина години и тогаш помош за болниот барале со тоа што *ки гу миросе попут* или што ќе спие в црква; има уште и други празноверија: пр. земање на *света водица* или баење, или околу болниот ќе ставеле икони, евангелија и др. зашто, *само Господ може душа да пуврате* [ТГ,127].

**пọврáти** pf 'изблуе' (нешто што каснал) ~ *н'áкọј ќýп се-скạршúл, лижéјќи мнóгу, мнóгу вр'áмц̣ и-се-истурúли пạрúти, се-рạскạпáлọ тóạ и-се-турúли, и-змúạтạ, тạкá, ќе-гăтне дестúнạ, петнáјси, и-гu-нóси, óди пред-врáтạтạ и-ќи-гu-истýри, ќи-*

*ги-пǫвра́ти и си-о́ди* [ЛС(К),128].

**повратја (са)** pf 'се задржа некаде, се повртка' ~ *тогас му вели: "е, што сакаш сега миждe да ти дам?" Лудојут кату са повратја тамо, да види ништу да проси, му промина през окото една свиркичка* [V,PM,230]; и: **повра̌тја са** ~ *отиде, хизмиќар са чини на протудраку. Ма̌ра време кату са повра̌тја таму, протудраков аскер, как гу видоа негу, ча појунак је от них, му рекоа на протудраку: "господар наш! Тој јунак, што са чини на тебика хизмиќар, да знаеш, ча теби ке да ти погуби"* [V,PM,73] – наместо форма за повикување среќаваме номинатив: **рекоа на протудраку: "господар наш!"** .

**повреви*** pf 'поразговара' ~ *и тојнака отиде пред него и му вели: "дјадо, добре вечер!" – "Дај Бог добро, синку!" – "Дјадо, јазе дојдох при тебека това вечер, ма̌ра да повревими, лаф да чиними"* [V,PM,93].

**по́вре́дин*** adj 'позначаен' ~ *Не́ мо́жите да рабо́тите на Го́спот и на Дја́волот. За то́ ви ве́л'ам, ни́м да си у́мати: за ду́ша ви, шо ки ја́дити, и́ли шо ки пи́ити; ни́то за сна́га ви, шо ки му убле́чити; не и по́вре́дна ду́шата уф јаде́нито, и сна́гата уф убле́клуту?* [MV(K),264].

**пǫвто́рąн та́тко** m 'очув', в. **па́рą-та́тко** [ЛС(К),94].

**пǫвто́ренą ма́јкą** f 'маштеа'; в. **па́рą-ма́јкą** [ЛС(К),94].

**повто́рин*** adj 'кога нешто се јавува по втор пат' ~ *да́ли си чу́ла, рąзбра́ла,[ от ќи та̌ те́бе јуста́ват,[ оти не́ си ју́бава,[ като пра̌вната годи́на,[ и повто́рната нидe'л'а?* [ИГ,107].

**пова̌нк** adv 'надвор' ~ *бабата кату и рекла, ча мома си и родила, тас вели на бабата: "сакин, бабу, пова̌нк да не си рекла, ча мома имами, туку дјате да велиш, ча мажот ми, ако дојди от хаџилик, та да чуи, јазе си загубем живот"* [V,PM,183]; и: **пова̌нка:** ~ *така сетне пова̌нка момата дјате го сториха* [V,PM,183].

**пова̌рни*** pf **'возврати за сторена услуга'** ~ *му ве́ли: "јуна́к, ми́лин си́нку, ти́нака това́ добро, што ми направи́ на ме́ника, ја́зе не́мам со што да гу пова̌рна"* [V,PM,23].

**погини*** pf 'убие' ~ *Ама си научих, ча на нејната земја има дефови, што чуват, та они можи нас да на погинат* [V,PM,44]; ~ *му вел'ат: "варај, јуначе, на ти таја трјава и да поиш на нај-крајната удаја... тамо га најдиш ламјата... ако си има очите затворени тогас да не си приближил при неа, ча за ти погини"* [V,PM,220]; и: **пога̌ни** ~ *и тојнака на кон'у вели: "ке да ида през мори да зема Марковата керка, да га зема за жена". Тогас кон'у му вели: "тинака на моите греди да кладеш остра сабја, ча на средја морету има една стара Јуда самовила. Тјанака ке да курдиса купринена мрјажа, тебе да ти пога̌ни"* [V,P M,76]; ~ *гол'амојут му рече на татко му: "тати, јазика сакам да ида да си шетам твојта земја"... Татко му му вели: "синку, харну... но има ламина керка Ца̌рнодреха, што е млогу страшна, та ми е страх синку, да ти пусна, да ти не пога̌ни таму"* [V,PM,50-51] – на уредникот на Зборникот (од Верковиќ) не му било познато дека во македонските дијалекти – оние што трпеле посилно влијание од балканската јазична алијанса, се среќава додаток за место без пред-

лог и затоа случајот: *да си шетам твојта земја...* во фуснота го објаснува вака: "повидомуму – *'шетам, шеташ, шета на...'* " [V,P-M,51]; во врска со редоследот прави впечаток дека глаголот и кратката зам. форма се разделени со негацијата ('не'): **да ти не погăни таму.**

**поглатни** pf 'кога она што е в уста влезе во хранопроводот'; во случајот (fig.): 'нешто исчезне во некој отвор (дупка, гроб)' ~ *таму изл'ази царјувата мома на врăх мајчин гроб, са потко'ани и фатила да плачи: "Ах мале, мила мале! Стани да видиш, на што кучка маштеа западнах. По хубаве, мале, гробо-ти да си отвори и мене да ми поглатни!* [V,PM,275];~ *"имами тука у ѓол'ут една страшна ламја, та ката ден по един човек изјава, да така на дава, по една стомна нал'авами". Тогас и тој вели на бабата: "дај, бабо, един бардак да пода, да нал'ам вода". – Бабата му вели: "сакин, синку, тебе цал за ти поглатни". – "Нека ме поглатни"* [V,PM,221]; и: **погăлтни***
~ *и тојнака тогас извади сабјата му, посечи рогови на еленот, и змиата заеднач гу погăлтна. Оно час змиата виде, на пăтју идиха едни л'уди, и му вели на човека: "покриј ми тука аф тиа шуми, да не ми видат"* [V,PM,80].

**погленда** pf 1. 'управи поглед' ~ *извадиха три харамије, да мо што му зема по малко крăв, и тројцата нос час са измрјали. Тогај хекимциата му вели на царјут: "виде, царју, да ти зевах пешин на тебе крăв, иштеши да умреш"... му вели: ету на лиенот как пиши. Погленда царо в писмото: "дјушјун дајап!"* [V,PM168]; ~ *си фăрлú уч'úт'ạ, пугл'éда на стрăш'та Алéксандрóту и вúд'ạ инó м'áсту млóгу хýбаву* [MS,t,60]; ~ *арисах си мома, мале,[ јуд сред горна мала,[ баш на лева страна.[ Иди ми ја сакај, мале,[ дал ки ми ја дадат,[ ако ми ја дадат, мале,[ постој, пуглидај ја* [ТГ,50]; ~ *дивојче јубаво,[ седни де да пуседиме,[ гледи да се пугледиме,[ јоти ки се разделиме,[ далеко ки си падними* [ТГ,100]; ~ *и сúчките отúдоха на хóро, и нáзи гиздавáта мóма и тјá дóјде тáм на хóру. И игрáеха млóгу кату на Вилúгден... И са евú едúн чјул'ак сас сúф кóн, дóјде фаф хóрото на срéде сас кóне... та пуглéда фрéт хóрото* [V,PM,259]; ~ *дивојче јубаво,[ седни де да пуседиме,[ гледи да се пугледиме,[ јоти ки се разделиме,[ далеко ки си падними* [ТГ,100]; **2.** 'причува' ~ *вели на жена му: "варај, жену, динеска, кату немам кеф, нека дојди едната дивојка с мене на овците!" Да и зел и дивојката негова, отишли крај морету да и пасат. Он ја речи на дивојката: "да поглендаш овците! Јазе ки ходам тувана на едно село"* [V,PM,169] – уште еден случај на нерегуларност во употребата на кратките заменки: формата за директен предмет **ја** се јавува наместо дативната 'ѝ': **Он ја речи на дивојката.**

**погледани** n 'поглед', в. **пóглиндук** ~ *виде аф чингел'ут имаши обесана една мрăша от човек удран, млогу са оплашила и фатила да плачи ризико и да си кăлни дните и, што беши родена аф них. Тојнака, как га виде, така шо плачаши, га вели: "што плачеш, мори, така сос едно грозно погледани?"* [V,PM,63].

**пóглиндук** m 'поглед, согледување'; сп. **повтóрин пугл'ѐндувáни** [MS,-s,86].

**пọго́дин** adj 'соодветен, она што одговара' ~ *и́ч не́ ме́-ј пọго́дин фуста́нут* (= ако не е добро сошиен); ~ *а́ма стјо́о* (< сте го) *пугуди́ли зе́то* – иронично 'ако не е соодветен според невестата' [ПК(Гăр)].

**погоре** adv 'на повисоко место' ~ *се качих јоште погоре,[ там најдех китка сминлова,[ на китка вел'ам, гуворам: "Венај си, китка сминлова,[ как што си вене млад Стујан,[ за Ѓурѓин Стојна Попува"* [ТГ,101]; ~ *уд-но́гу во́да шу́-гриде́ла утплăни́нăта и му-гу-да́вăл дуби́тукут, туга́ сил'а́јнте зăфăти́ле дă-пра́вăт ку́јќи нăкăј-плăни́нăта. И сѐ идно́ по́го́ре пра́вăл ку́јќа, де́ дру́к пра́вăл по́го́ре* [ДК,153]; и: **пугоре** ~ *сạзе́ле ви́е две́те – мо́мта и ѓа́вăлут – а не́ гу-зна́е ва́ оти-е ѓа́вăл. И но́се, но́се уд-дека-уде́ле, пу-пắт пучна́ле пуго́ре дạ-о́дăт пу-пла́нинта, пу-спили́јна, у-ка́рпи* [БМ(В),194].

**погреши** pf 1.'направи нешто што не требало, односно што не било разумно' ~ *И заедно́ш излезе и падна едно нешто от царицата, от крастот на дол човек, от крастот на гори змија. Тогас царицата рече: "Не е харно, човек на Бога да погреши, ча јазе са мол'ах, ченду да ми даде, та нека е л'ута змиа. Ету и Госпот това, што саках, това ме даде"* [V,PM,276]; и: **пугре́ши** ~ *таап влѐга* (мечката) *нắтре и о́де дă-ли́же та́му. Во́ кă-ви́ди, ут-стра́, фа́ти дă-сă-бе́ре. Кă-сă-бире́ше, кă-сă-бире́ше – но́јсте си-и-бире́ше; пугре́ши – ба́м у́дри нă-то́ дắу́лут. И ме́чкăта, а́ко-е ме́чка а́ма зăиднắш сă-упла́ши* [ДК,142]; **2.** – **(сă)** 'кога некој има проблеми со здравјето' ~ *то: удно́го пе́јне, уд-нăсти́нка гре́здăво гуво́ре. Гắрлуту мо́-ј уд-нăсти́нка, нăсти́нин и гуво́ре гăрлича́во. З-е́јн Вили́дăн по́по са-пугриши́л, прави́ там слу́жбата, ама гре́здаф* [ПК2-(Грам–242)].

**погрубе́н'е** n 'чинот кога се закопува мртовец' ~ *де́тто си-кини́се, сипрăдắлже пắто, ви́ке: "Пу-два́ путри́ нă де́не". Стре́ште, пă нуси́ли не́куј мăрто́виц нă-погрубе́н'е. "У-у зăшо́ тăка́ ви́киш бе́, ни́а ади́н ва́дин, це́лто се́ло го́ре, ти́ ви́киш: пу-два́ пу-три́ нă-де́не"* [ПК,2(Крец –302)] – примерот **погрубе́н'е** укажува дека во југоисточните, како и во југозападните егејски говори се среќаваат глаголски именки од перфективни глаголи, образувања што не се познати во стандардниот јазик.

**погуби** pf 'убие' ~ *му рекоа: "господар наш! Тој јунак, што са чини на тебика хизмиќар, да знаеш, ча теби ке да ти погуби"* [V,PM.73]; ~ *лалата сакаши да отепи филдишите да гу погуби авциолиата и затова чиниши така* [V,PM,41]; ~ *и царјут послуша на керка му и утрината пуснал еден негов човек, ја зема нас мома и са ужени сас неја. Ама от мăра времја сетни заборавила, от каква сиромаштија ја покаци Госпот... от млогу јадлива, што била, сакаши царјувата мома да ја погуби* [V,PM,275]; ~ *тогас мисинчината вели на неа: "е побратимко, и ти си хубава, и јазе и слăнцето и звездите, ама сега момата е нај-хубава". Тогас тја млого жална са вăрнала на дома и́ и си чудиши, сос што тертип да ја погуби* [V,PM,213]; ~ *тạрго́вецо ви́кạ: "Слу́шạј, ви́ạ сти-сирọма́си л'у́ди. Ко́лку пạри́ те́рạти дạ-ми-гọ-прọда́дити детéтọ". Он те́рạ дạ-гọ-пọгу́би,*

*дạ-не́-му-гọ ја́ди има́нито* [ЛС(К),107].

**погул'а́м** adj 1. 'повозрасен' ~ *Ка-ти́нч'у му р'е́ч'и: "ти си по́гу-л'а́м, ја́с т'ạ ни стӑпнувам т'е́-б'ạ!"* [MS,t,39]; **2.** 'покрупен' ~ *сид'ӑха сӑс дирминџ'и́јата, си м'ӑр'ạха пи́лкат'ạ, кутра́ји по́гу-л'а́ма* [MS,t,78]; 3. 'поважен' ~ *и́лим чу́нким не́ сти ут во́а сфе́т, туку́ ја́с ви прибра́х на ва́с ут сфе́тут, зарди́ то́а ви пи́змат сфе́тут на ва́с. Да ми́слити прика́зната шо ви реко́х ја́с на ва́с. Не́ и по́гуле́м из-мика́рут ут а́гата не́гуво* [MV(K),-296]; ~ *и как заседна́, а вика́л на двана́десет, и ве́ли на ни́х: Ко́ј са́ка да би́ди про́т и по́гуле́м ки би́ди ут сӑти по́малe̍чок, и на сӑти измика́р. И си а зе́л де́ти, гу кла́л уфстре́т на ни́х, и му гушна́л* [MV(K),303] – уште една потврда дека остатоците од падежите кај заменките (прав и неправ предемет) се мешаат: употреба на **му** наместо 'го' (**уфстре́т на ни́х, и му гушна́л**) ; ~ *на то́а вре́ми, а гледа́ И... на Исус шо иде́л кӑд не́гу, и ве́ли: Ету ја́гнито Господи́ноф, шо а крина́л гре́хут ут сфе́тут. Во́а-ј шо му ре́кох ја́с: и́ди чуве́к пу ме́не, шо и по́гуле́м ут ме́не* [MV(K),309].

**по́гун** m 'мерка за површина на земја (= 1.600 м. кв.)' [ПД(121)]; ~ *зем-јӑтӑ шо ӑ имӑ Постул имӑ 48.000 погујнӑ* [ME(P),79]; ~ *лозјӑтӑ и пчиничките сӑ рӑботӑт су киријӑ: 20 гр. лирӑ 100 погунут лозӑ* [ME(P),-89]; ~ *Бужано, моме, Бужано,[ Бог да јубије татку ти![ што си прудаде чифлиќут,[ двеста погуна ливади,[ триста погуна угаре* [ТГ,92]; ~ *мла́-до си саках, мале,[ лудо си зимах;[ се пугудило, мале,[ сѐ булникаво, мале,[ сѐ булникаво, сѐ трискал'аво,[ сум гу пуштила, мале,[ на таја нива, мале,[ девит погуна* [ТГ,141]; ~ *мо́јто та́тко и де́до уд-зо́р сӑ-изби-га́ли уд-Нима́нџи уф-Ку́куш. Та́ма сӑ-живја́ли а́дно три́ гуди́ни. Купи́ли гради́на уд-двӑна́јсе по́гуна. Се́тне ло́зе си-купи́ли адно два-три́ по́гуна. И па́рите са-ј-устӑви́ли ко́га-ј избух-на́ла вујна́та. Па́рите сӑ-ги-закупа́ли уф-не́куј тиники́ј та́ма уф–Ку́куш* [ПК,2(Ним-274)].

**погӑрмја** pf 'од небото се слушна тат-неж, загрме' ~ *и са небје́то зао-блачи за да фа́ти дӑш, и са залӑска там на една́ ба́рчи́на, и са еви́ха два огање́ и ... погӑрмја оште аднӑч по-сра́шно, и ви́де, чи ади́на о́ган ди́гна са, та па́дна фаф поле́то, фаф ади́н са́с* [V,PM,261]; ~ *и тама́н ага́ бје́ше на вратата на пештере́-та, и нат не́к от го́ре до́јде дру́гие о́блак и пугӑрмја́ сас о́ган, са фӑрли гро́м та па́дна та ода́ри змије́та* [V,PM,260].

**погӑрмјава*** impf 'се слуша татнеж', в. **погӑрмја** ~ *и при магла́та и́машја гро́муве наго́твени, и куга́ изле́зеше от пе́штере́та и погӑрмјавашја сас магла́та. Једнӑч, като́ си л'у́беше ги́здавата дево́јка, и си кла́де главá̆та на ску́та...* [V,P-M,259].

**под** praep 1.'укажува на положба кога нешто се наоѓа здола, подолу од даден предмет, односно од определена граница' ~ *ламјата кога му кажуваши на авџиолиата тиа лафови, он, што слушаши, под земјата што си чиниши, и чул* [V,PM,45]; ~ *фӑрли тојнака онова кепету и са чини един гол'ам чадӑр, штоту ги собра фрет под негу* [V,PM36]; ~ *кату хождаха по тук по там, излезоха на един друм, најдоха един камин голем мишанлиа; тамо имало и три пӑн-тишта. Царџките синуви збор чи-*

*ниха и рекоха меѓу них: "ади братја, да оставиме тука пот камин'ут нше прăстени и да земи секој по един пăнт"* [V,PM236]; и: **пут** (со редукција на неакцентираното **о** во **у** и обезвучување на финалното **д**) ~ *си-л'ăгнáле, утринтá пут-пéрницта нăјдéл двé лúри. Пучнáле пó-бугáтичко дă-сă-ублéчуват, дă-сă-рáнăт. Вáјн си-купúле нúвичка, ýтре кóјнче, рáло и-тăкá пучнáле бугáти дă-сă-чинýват* [ПД,152]; ~ *нé мóжи да си скрúи грáдут шо и узгóри уф плáнина, нúту кандúл'ут, ка ки гу запáл'ат, нé гу клáват пут сфитúлуту, тукý гу закачýат нáврас сфетúлуту* [MV(K),299]; ~ *пот скáлата здигнá едúн мермéр кáмин мишанлúа... гу земá кл'ýчот и отворú неговата магазúа, штото била пот земјáта дéвет аршúна* [V,PM,17] – во случајот атрибутите што ја определуваат именката се поставени симетрично: едниот е пред а другиот зад именката **(мермéр кáмин мишанлúа...)**, во истиот контекст прави впечаток дека во служба на атрибут се јавува именка: **мермéр кáмин** м. 'мермерен камен' – и двете појави се третираат за влијание од соседните несловенски јазици; **2.** 'упатува на површина што стои пониско од некоја друга' ~ *да идиш праве л'у пот гората има широки ливади, при ливадите има чешма* [V,PM,42]; **3.** 'низ' ~ *излезе куумџиата... му вели: "што сакаш лудо, младо?" – "Ади да дојдиш да ми венчаиш, ча отидох, га открадох армасницата ми!" И тојнака му речи: "ади, иди си тинака, хазăр да си чиниш, и јазика сега ке да дојдам!" И куумџиата, дур да закл'учи девет порти железани, жената му пот лагăмот по-напрет отиде на зентјут, са чини нивјаста* [V,PM,70]; **4.** проширена употреба на предлогот **пут** наместо 'на' ~ *нé те-ј гнăс? Ќи тă дáам пут сăд* (= ќе те дадам на суд, т.е. ќе те тужам) [ИГ,120]; **3.** изр.: **пут кл'уч** (= кога нешто е недостапно, заклучено) ~ *свăкăрвата тýк умрé. Пут-кл'ýч шó дăржише? Нúшто. Кл'ýчо-ј устăнáл тáм, áко-ј имáло. Нúă си-бигáме гóли, чúсто гóли. Кá дујдéме тýка нă-дéтинцто пу-бунúшта сум-брáла вăлничка уткăдăјнте шó шуткáли, н-áдно тăквóво, кукурáткичка. Сăм вијáла вăлничка да-зăплéтум чурáпче нă-дéтто. А, тăкá мăка тигл'áме* [ПК,2(252)]; сп. поговорка: **сúф сукóл (сăлăп) пуд зéми лéте** (= дел од ралото што ја разрива земјата – паличник).

**пóдалéку** adv, opp. на 'близу' ~ *и сă наближúле на сéлото шо сакáле да хóдат, па óн си разделýаши пóдалéку да си хóди. Да му паракинúсаа (гу кáниа на нéгу), и гу вéлеа: Сéди су нáс, éту замрąкнá, и пуминá дéнут* [MV(K),334] – нерегуларност во употребата на заменките – формата за директен објект **го** наместо дативната 'му' **(гу вéлеа: Сéди су нáс** м. 'му велеа'); почести се обратните случаи: формата за дативен **му** во функција на прав предмет **го**.

**подбие*** pf 'повреди' – *русалијата* е вака облечен: на нозете има *пинџи, чурапе* или *убијала*, коишто добро ќе му ги чуваат нозете да не му се *подбијат* од играње; потоа има *бели зиври* (тесни бели панталони, припиени до месото), над кои се спушта (од половината до колената) фустан со густи бори од *бочници* (парчиња од кои е сошиен фустанот), преку половината има *појас*, потоа *памуклија дулама* и одозгора **џамаан** или **купаран** [ТГ,224].

**подвик** m **1.** 'прекар'; **2.** 'навредлив

збор'? [MS,s,86].

**пóдвара** f 'млечен производ, не е од висок квалитет, нуз продукт – урда' ~ *цвúка сӑ-вúке тáа шó сӑ-цéде ут-сúрӑнто. Тáа гӑ-пудвáрӑт, пóдвара сӑ-вúке. Цвúка ќа: тýриш уф-бӑкӑро* (= котле), *ќа:-пудвáриш, ќа:-прӑцéдиш. Сéтне пóдварта ќа:-искáриш, и н'а: ќа:-прáцејш и óна уф-цидúлка ќа:-тýриш, сӑ-чúне тáм. Цвúкӑта сéтне гáјре ќа:-шýтниш, шó ќи-ј-прáвиш, вóда стӑнýве* [ПК,2(Пл–256)].

**пóдвир** m 'место каде што извира секогаш по малку вода' [ПД(129)].

**пóди*** pf 'појде, отиде' ~ *земáл сос нéгу и хизмиќарот му, вјáхнали на бӑрзи кóни да пóдат на чýзда зéмја далéчна да продáват цифа-úрите му* [V,PM,26]; ~ *дéтто га-дáде чéшкӑта. Удрúла-му адúн шӑмáр, зéла-му чéшката – нé си зӑ-мéн! Бéге си-дéтто уттáм, стрáх мó-ј дӑ-н-гу-зӑлóват, ако вúкне. И мóмта си-пудé дóма, дéтто ýф-áнут* [BK,282].

**подин** (< по-един) 'некој' pron ~ *кој хождаши на удајата му, го виждаши чјунки пак тес троицата: единојут му беши кафецua, второјут сиизин, третојут ахчиа.... Тес троицата отидоха сега по чаршита да излӑнжат под-дин траговец* [V,PM,177]; ~ *напослет кату идиши, го наи дјадото на пӑнтјут, и му вели: "поможи Бог , дјадо! – "Дај ти Бог добро, чендо!" – "Дјадо, не си видел да проминат по-днua л'уди оттука!"* [V,PM,179]; ~ *тосгас брат му му вели на лудојут: "сакин, брате, да не ги пуснии, зашто одол има базирѓани, седјат, за уклавеш подин"* [V,PM229]; ~ *и она отиде да му вели на царјут: "тате, да дојди и калек да тја види, белки ки има подин л'ак да ти кажи!"* [V,PM,161]; сп. **подна** (= ниту една) ~ *бостанот са беши чинило кату мост; врӑвјаха от врӑх мостот кирации. Кату чу така големојут син, са почјуди и не можа да најди подна реч и тој да кажи* [V,PM,201]; ~ *влева нетри жената му, си заклушта нетри, са искри. Га дојде арапинот отвӑнка, што да види: ниту алтуни има, ниту от жените му подна има, сал сандукот стои тамо* [V,PM,235]; ~ *тогај бабата го изважда нос ѓавол от сандӑко хем го пита: "е! стори подна работа?" И он ја отговори да ја вели на бабата: "е море бабо, де она е била халис кахпе!"* [V,PM,165] – формата за директен објект **ја** во функција на дативната 'ѝ': **ја отговори да ја вели на бабата**.

**пóдлок** m 'дупка на брегот од реката, под некој камен, односно под корен од дрво, таму се кријат рибите' [ЛС-(К),97; в. **пóдмӑл**.

**подлучено** adj 'јадење што содржи лук' – на 1. јануари се слават заедно три празника: *Сурва, Св. Вашил' и Нова година;* навечер спроти Нова година дечињата со торби и со стапови се собираат во групи и почнуваат да одат по куќите, да *сурвескат*. Наутро си-те одат в црква. За ручек сè вари свинска глава со лук, *подлучена* [ТГ,23].

**подмјáтка (са)*** impf 'се фрла, скока' ~ *и катó отúдоха на чјол'áка дóмá мо, та катó флéзе чјол'áка домá си, флéзе и змиéта по нéк сас парúте; та като дúхашја змиéта, та от сúла от дошјáта на змиé децáта са подмјáткаха гóре фаф тавáне на кӑштата* [V,PM,263].

**пóдмӑл** m 'место каде што навлегува вода во брегот под некој камен

или дрво' [ПД(129)]; ~ *то́-ј ду́пка пуд-не́куј гуле́м ка́мин или дăрво уф-ре́кта, нă-кра́јта, уф-по́дмоло и́ма се́куј пăт ри́би, та́м сă-кри́ит о́ни* [ПК,2(87)].

**по́дница** f **1**'дебел сад од глина во кој се пече 'леб под вршник' (во западните говори: **црепна**) [ПД(120)]; ~ *и тјанака, как чула, ча на татка и ке идат на гости, заедноч стана, цеа брашно чисту и месила канискaта, сос млогу радост га испекла на подница* [V,PM,81] – посебност во редоследот на зборовите: атрибутот зад именката: **брашно чисту**; ~ *порăнчеа, л'а́п да мја́си, да гу пе́чи, ама да е́ ниту пече́ну, ниту непече́ну... змејут каза на неја: "Как ки мјасиш, да кладеш подницата да са пали, и да гу покриеш л'апот от гори ки са печи, от дол ки е непечену!"* [V,PM,132]; **2.** 'леб печен во **подница'** ~ *кату чу така старецот, имаши една подница л'ап сос негу аф тавлата му, му даде на човека л'ап, јади, колку што можа, подницата пак цјала си стоиши. И тојнака, кату си најади, стана му помогна на старицат, сече и тојнака мăра от дăрвоту* [V,PM,84].

**подноп** adv **1.** 'никако' (ниту еднаш) ~ *подно време имало една жена, штото са беши уженила, та подноп не и родила и многo пожалена ходиши на земјата, зашто нема да остави и тја кату свјатот корин на нејно место* [V,PM,218]; ~ *по дно времја един човек имал три синови, да и порăнчовал на них ката ден, сос ќусе човек алишвериш да не прајат подноп, зашто ќусето... ђаволчини има в него* [V,PM,201]; ~ *тес магаринта, как за ти а дам така без капистра, сал самарја да му сториш еднош, да а работиш три година, да а мăнчиш много и подноп самарите да не напăлниш* [V,PM-180]; ~ *Отишел на кумшиата му, да си повидјат и му вели: "добар ден, кумшиа мој!" – "дај ти Бог добро!" – "Што праиш тука и ти подноп не изл'аваш, да си повидиш сос свјатот?" Ја тој му вели: "немам работа вун, туку тука сјадја, продавам лафови"* [V,-PM,168]; **2.** 'некогаш' ~ *тиа кожи, што са обесени сите са от хизмиќариту, штото ги питаши мајка ми: си научиха занајат и они вел'аха "си научихме". Тебе, ако ти пита подноп, дали си научи занајат, ти да кажиш: "не си научих"* [V,PM,217].

**поднокăше** n 'место на крај, на ќоше' ~ *ја текни на бабата да оди на куконата, плачејке хем молејке вели: "ох, ох! кокона! Јазăк си чини на мене, јаз ако фтесах, пак ти да ме простиш, ти са мол'а и клан'а! От пустото јангин ме и страх, алаисе да донесам един мој сандăк да го клада тука на поднокăше, дур да најда кăштјата* [V,PM,165]; Ст. Романски упатува на следнава можност – од: **подно** 'некое' + тур. **ќуше** (= кат, место во собата) [V,PM,555].

**подо́лин*** adj 'подолу поставен' ~ *и сă субра́ на сăти Хаха́ми и Грамати́ци л'у́ди, распи́таши на ни́х де́ка сă роди́ Христос. Они му кажа́ле: На Витлеем Јуде́јцка, о́ти така́ ї писа́но ут Профи́тинут: И ти Витлеем зе́мнја Ју́даф, шо бе́ши на́јмале́чка и по́до́лна* [MV(K),-305].

**по́до́л** adv, в. **по́до́лу** ~ *cạба́јл'та ка́ стана́ли, нạ-дру́ѓут де́н, па́ ги-иска́руват дуби́ците, по́до́л о́дăт*

*тăкá. Глéде вăртат гувéта, глéдạт адно прăкăршăно мáче. Шăрéно мáче. И тăвá мáчто о-фáште у-стáпо, гу-клáве уф-цéбо* [ПК,2(262)].

**пóдóлу** adv 'на пониско место' ~ *и вó óде óшче пóдóлу. Нăóѓạ двé брáвјạ, кăту-шọ-му-кăжăла нéјнтạ мóма óшче прéт дă-ă-пýшче нă-гóрнăта ѕéмна, ăднó цăрну и ăднó бéлу. Е тó бúл – зă-цăрнуто áк сă-фáтиш, демéк ќ-óјш óшче пóдóлу* [ВВ(Кр),312].

**подоста** adv 'повеќе' – земјоделците, селаните, летно време, кога се оптеретени со напорна работа, легнуваат да спијат веднаш по вечерата, ама зимата по вечерата, *подоста са седе* [ТГ,22] – споменатава прилошка форма (*подоста*) регистрирана од Ст. Тановиќ (Гевгелиско) не ја сретнавме во своите теренски истражувања, ниту пак кај некој друг автор.

**подпира** impf **1**. 'става потпора на нешто за да биде стабилно'; **2**. 'навечер ја затвора главната врата од внатрешна страна со подебело дрво; дрвото со кое се потпира се вика *засомница*' (за *засомницата* има направено специјално место во ѕидот каде што тоа стои преку ден) [ТГ,304].

**пóдпис** m 'име и презиме напишани скратено, со сопствена рака' ~ *ами отúдоха, сéкој парúте, што длагóваши, му га дáдоха, и сéкој си земá пóдпис от негóвата рăка* [V,PM,20]; ~ *сăтнă тој зă то-ăгăтă и утидă при царо, каза му, чи ќу утрăпă ламит'а, ако му дадă дăштарăтă си за жјăнă. Царо му сă фтаксал и му дал подпис, чи ако ги утрăпă, мутлак ќу му дадă за жјăнă дăштарăтă си* [V,PM,291]; ~ *царо зарадуван дал му подпис, чи, ако тарколи баиро, мутлак ќу му дадă ни л'у дăштарăтă, ал и друго, што иска. Чл'ако, като зăл подписо, утишал при баиро* [V,PM,289].

**подробно** adv 'кога нешто се прави во детали' ~ *и навăрвил. Като вăрвјал, срештнал го едно дјадо и го питало: "Каде ште идеш, синко?" Тој му казал подробно сичко, што је патил, и ќи вăрви да идјă при слăнцето да сја пита, што да прави* [V,PM,283]; ~ *коа го видела жента сус толко шеове, са почудила и гу питала, ут дека зел толко пари? Он ú кажал подробно и ú рекал: "Оште колко друзи јајца ки снесе кукошката, ми нарăча, па да му и носум"* [V,PM,274].

**подрукна** pf 'извика', в. **порука** ~ *кату чу така тојнака от жената му, стана, отиде на оно место, дека га најде жената му желка, викна и подрукна, та излези на жената му лел'а и гу пита на негу: "што сакаш тука, господине?"* [V,PM,79] – уште еден случај на употреба на предлогот **на** како сигнал на директниот предмет: **и гу пита на негу** (се мисли дека се работи за ароманско влијание)

**подрум** m 'просторија под куќата, ископана в земја – визба' ~ *Тáа нă-уфчáро, нă-брáто му-рéкла: "áс сáкум тúа кутрúнта дă-ј-дукáриш, ди-ј-пумилý·м мáлко". Тóо нă-мужéл дă-ј-скăрше атăро, óде дă-зúме лéп и кутрúнта и зăкáрăве. Тáа ги-вăрѕáла ф-пóдрумо и зăтнáла им ýште ус-бубáјк – дá нé слýшат* [ПК,2(228)]; ~ *тá кó гу-вúшла, димéк, сă-чудúла нă-шó дирицé дóшла. Кă нé-ќи-сă чýде – мăш му вéле, мăш. Арно ма, прид-дă-стúгне вóа тáму, тúа бурúнта тúшле тáму. И-зéва у-пудрýмите и-клáва тá* [ДК,133].

**подрăнкува** impf 'подсвирнува на жичен

инструмент' ~ *един ч'ул'ак изл'авал много пăтјă на едно мјасто с трамбула, да си подрăнкува. Еднач, като си там дрăнкал, ч'ула го една змијă и изл'ала да поиграја* [V,PM,282].

**подсмукуве*** impf "ухнýва" – сп. обичај: кога грми народот не јаде леб, а и на децата не им даваат да јадат. Магарињата и мачките ги третираат за несреќни (чифтилии) па ги бркаат далеку од себе. Кога ќе загрми силно луѓето се крстат и шепотат: "*Господи!... Господи!*" и *пудсмукуват* од страв [ТГ,432].

**пóдăлбóко** adv, opp. на 'плитко' ~ *мувéле: "Флéзи пóнăстридú, óти тáм úма пóгулéми рúби" Вắлко флизéл и фăтúл д-о:-влéче ќýпо. Ќýпо сăнăпăлнúл сус вóда и фăтúл дă-гутéгле вắлко сé подăлбóко и пóдăлбóко. И вắлко á-а дă-с-удáве, áма тéгле дă-тéгле* [ВК(Пат),286].

**пóдăлéчко** adv, opp. на 'близу' ~ *то:-ј зградичка нăпрáвăна пóдăлéчко дéка живéе гулéмата, éдрата стóка, уф áтаро на кắштта* [ПД...]; ~ *тóгăш една-змúја уткăде-уфицéрут, нýшлеста, сучучýл' на-нóсут, заминá ут-тó кáминче на-дрýгту. И јáс тóгăј привикáк: "Бре, една-змúја му-вéл'ăм!"... И óни са-занимáа скорудвáјсăт минýти су-нéа, а тá вóјскта шо-бéше нáприт, прит нáс, отúде пóдăлéчко* [БМ(В),193].

**поеде (се)*** pf 'се изеде' ~ *закарали се, кој да земе по една от сестрите си, ашто ('зашто' !?) за секи немало. И толко се карали, дур штели един на друг да се поедат. Тога Бог се нал'утил, та треестето брата дигнал горе на небето* [V,PM,266].

**поедноп** adv 'еднаш' (во случајот: по една голтка) ~ *и сватувиту за метнат дар; којто таткото, за метни алтун, на другите кој грош, кој ирмилик, спроти обичај. После това ки пиат поеднош от јуначката ракии и ки станат веки да си подат* [V,PM,245].

**пожален** adj 'тажен, загрижен' ~ *кату жал му падна, и станал, отишел у дома му пожален и на мајка му ја вел'аши: "мале, мила мале, динеска излезох сос јунациту и јазе да си радувам на џ'умбушут, но повики си пожалих, сиракот, зашто они си фал'аха* [V,PM,196]; ~ *така сиромахот са откина нос час от увреинат, да отиде у дома му пожален много и кахарлиа. И жената (му), кату гу и видела така пожален, познала ча кахăр има* [V,PM,193]; ~ *тáмо тéраши кăсмéт такá пожалéн сиромáх и си најдá тáмо éдин богáт човéк; нá нéгу са ценú, биз да чúни нéкој пазарлắк. Гимиџúата сéтни са вăрнá пáк назат* [VP,M,108]; в. **пуж'áли**.

**Пожар** top.'падина, ниви' над с. Рупел, Валовишко; според Ј. Иванов: "од диј. **пожар** 'млада гора', за разлика од други говори, каде што со **пожар** се именуваат обично места опожарени случајно или намерно – при т.н. "огнено земјоделство" [ЛИ,Им...,174].

**позабави*** pf 'се задржа некаде, дојде доцна' ~ *ету јазика ке да идам на работа, тинака да сјачиш от сестрина ти мрăша една парча да готвиш да јадеми, та јазе ако позабавим, да не ми чакаш"* [V,PM,62].

**позајмица** f – кога на некој домаќин ќе му се соберат многу работи што не може сам да ги заврши тогаш тој повикува свои пријатели или роднини да работат кај него *на заим, пузајмица* (работни денови

што тој треба да им ги врати). *На заим* може да биде: *купајне* (пр. лозје), *прашејне* (окопување на *бубаќ* 'памук', *чиничка* 'пченка', *бустан*), *чиничка брајне, жнајне, сусам брајне, бубаќ брајне, чиничка л'упејне* и др. [ТГ,327]; в. **пузаиме**.

**пóзарáна** adv 'порано' ~ *и отишлú фаф Цáриград. И едúн дéн тằј пóзарáна отишлú на еднó кафинé и зафáтили да си прикáзоват, и едúна рекằл: "Сјагá да е такằф цáрја, да ми дадé хил'áда грóшја и еднá халáјтка, та да си úда"* [V,РМ,253].

**позборува*** pf 'поразговара' ~ *сега ке да ти дам каршилăк за фчерашните две работи. На јукушут кога ми речи, да си вјахними един на друг, беши за да позборувами двата, дури да проминеми јукушут* [V,РМ,55].

**поздигни** pf 'крене нешто, го стави на повисоко место' (в. **подúгни**) ~ *робинките вода налјаха; речи тја да ги поздигни стомните на рамо, пак те и вел'ат: "ми, мајсторко, при стомните приближаваш, да не падни от тебе некоја вăшка на стомните, речи, нетри, ча кралицата си угн'усова!"* [V,РМ,195] – во контекстот како партикула за негација среќаваме **ми** (= 'не'), позајмена од северните грчки говори: **и вел'ат: "ми, мајсторко, при стомните приближаваш..".**

**пọзивáр*** m 'курир, тој што носи **позиви** (повици) за во суд и сл.' ~ *ọјдéл дạ сéе жúтọ и нạ-жéнạ-му и-кạжáл: "Квạ ќи-дóјди тáкọвóтọ, курúрọ, ọт-сằдọ дạ-ми-вúкạ, ќи-му-кáиш, нạ-фил'áн нúвạ сằм. Снóшти свáри ченúца, пạ-ọјдé дạ-гạ-с'áј". Тóј пọзивáрọ, ги-знạјáл сúти м'áстạ, сúти нúвички* [ЛС-(К),123].

**пóзиф** m 'повик' (пр. од суд, од војска и сл.) ~ *вúкạ: "Дóбрọ. Едúн дéн' нạпрéд ќе-ми-кáжити, вúкạ, кóạ ќи-ви-дáạт пóкạнạ зạ-сằдọ, дạ-излéзете нạ-сằдọ". И-óни пóзиф óти ýтре ќе-излéзạт нạ-сằт. И-óдạт кáọ дạнéскạ, нạ-óцạтạ му-кạжýвạт рạбóтạтạ: "Утре излéвạме нạ-сằт"* [ЛС(К),123].

**позин*** (чл.: **познијут**) adj **1.**'заден, последен' ~ *стредин мигју* **а** *и* **ă** *повичкјă прилегă нă познјут* [МЕ-(Р),82]; **2.** 'растение што е засадено подоцна, се разбира и ќе зрее покасно' ~ *пóзна мисúрка* (= пченка што зрее касно наесен); ~ *вá гудúна пóзин мé-ј фằсýл'о;* но **позни** можат да бидат и пилињата што се изведени не во пролет, туку подоцна ~ *тúа пúлчки ми сă-нáјпóзни* [ПК,2(87)]; сп. уште fig.: *исéнцка јáрка, позна* (= се кажува за некој што е младолик); во [МЕ(Р),174]: = "послешниот".

**позлатен*** adj 'предмет врз кој има ставено тенок слој злато' ~ *óти ни е чјулéшта нáправа, ами от јýди, змúуве, што свéтешја конáку кату слằнце когá грée от н'á-каде фаф нéгу. И на еднá óдае фнéтре úмашја злáтна суфрá и позлáтни стóлове* [V,РМ,259]; и: **пузлатен** ~ *ка се вије, ка се крше,[ куту прчка миндалова,[ дури на којн не си вѓаје,[ на зингији не си стрпке,[ дури узда не си држе,[ седло му е шикосано,[ зинѓији са пузлатени* [ТГ,177]; ~ *не ми е жал от ти мен ме лажа, тук ми е жал оти не ми кажа,[ тук ме лажа ду девит години;[ ти ме тира уд Дунав за вода[ а јас не знам Дунав дека тече,[ јутад иде шајка шимширова,[ јуф шајка си пиле пузлатено* [ТГ,199].

**познава** (и: **пузнава**)* impf **1.**'разбира' ~ *пл'унката га лижна, и си научил*

*да вреви секаков јазик и да познава секаква вр'ава* [V,PM163]; ~ *дојде времја, кобилата и родила мăско тајче, и бабата родила мăско дјате. И кату си нарастаха, штото рăжјаши тајчинто, познаваши дјатенто, што му велише* [V,PM,158]; ~ *пак тој позна́ваши, што́ вре́веха, фати́ да ви́ка: "ско́ру јаде́ни, ча о́гладн'а́х!"* [V,PM,24]; **2. 'знае'** ~ *дали си чул кога ми рече: "блазе ги ониа, што умрјаха, и тешку на ониа што са родиха, дур до век така да отиват!" Оно стар беши мој татку: он је, што познава сичките кăсмети... твој брат је роден... на прăмнојут вечир, как беши трапезата пăлна и неговата кăшта така ке да е пăлна"* [V,-PM,85]; ~ *Виде́х, прăвиде́х, нă-че́до ме́сто, шо ви́кме ни́а, дăде́х гă се́с-трă-ми, даде́х-гу и бра́тчито. Исчă-ша́-га, учисти́-га, та́м уф-До́јрăн. Не́-ј-пузна́м чуве́ћте та́м уф-До́јрăн, са́мо и са́мо дă-ј-зе́мат-ги* [ПК,2-(359)] – во контекстот е регистрирана една преодна фаза во врска со линеаризацијата: кога се чува стариот тип, т.е. кратката заменска форма е во постпозиција во однос на глаголот, но истовремено е регистриран и новиот тип, кога заменката е извлечена пред глаголот: **дă-ј-зе́мат-ги** (<дă-ги-зе́мат-ги); **3.** 'препознава, разликува од другите' ~ *кату́ ка́к си да́л пуве́ла на не́го за се́кој чове́к, и шо сѐ шо са да́л на не́го, да му да́ди на ни́х живо́т ду ве́ка. Ва́а ị на ни́х живо́т ду ве́ка, да ти пузна́ват на те́б, шо ти си са́м исти́нцко Го́спот, и на то́ шо гу пушти́ — Исус Христос* [MV-(K),261]; ~ *"он ути́де на јабанда́ [ на јабанда́ на чужби́на" [ – "да гу видиш, мо́риниве́сто [ дал' гу пузна́виш"* **(погрешно запишано: нивисто)** **[ME(P),97]**; ~ *т'а́ му вили́* (всушност прашува): *"да ја ви́диш', да ја пузна́ш' па́к?" "да ја ви́дим, ја пузна́вам!"* [MS,t,26]; ~ *ви́и збуру́-ваа ми́ѓу ни́х за сӑти ви́и шо си чини́ле. Да та́му шо си ла́фиа о́ни и си чу́диа, и во́а Исус ка си наближи́ пуо́диши сус ни́х; и́лим о́чити на ни́х му са стимни́ле да не гу пузна́ват* [MV(K),334]; **4.** 'се гледа, се забележува' ~ *канди́л'ут, ка ки гу запа́л'ат, не́ гу кла́ват пут сфити́луту, туку́ гу закачу́ат на́врạс сфети́луту, и сфе́ти на сăти шо сă уф ку́ката. Така́ и ва́шо ви́дел да си сфе́ти при л'у́дито, да ви пуз-на́ват ва́ши до́бри рабо́ти* [MV-(K),299]; ~ *ут мло́гу вр'ắм'ạ с'е́т-н'а фа́ти мума́та да сă пузна́ва ч'ạ-ј т'е́ш'ка* [MS,t,84]; ~ *и кога́ дојде́ на шесна́јси годи́на, фати да са позна́ва, ча је́ мо́ма. Тога́с цари́цата ве́ли на не́ја: "си́нку, а́ко позна́ј татко ти, ча си мо́ма, и те́бика и ме́ника ки ни́ зако́ли"* [V,PM,111]; **5.** 'има познанство со некого' ~ *куту гӑски уф-мӑгла, ни пӑт зна́јме, ни чуве́к пă пузна́вме, дă-пи́тме* [ПК,2(171)]; **6.** – **(са)** 'другарува' ~ *сă-пузна́вме* (= другаруваме, пријатели сме); ~ *тогас попот зема живата вода от дисакат, фатил, го умул на детенто по лицето, и детенто ужјувја; санким кату спиши, така са разбудило. Фати попот да гу пита: "што праиш, бре синко?" И тој им рече: "ох, ва са мол'а, почекајти тука малко виа, да сетне са познавами"* [V,PM,226].

**познае** (и: **позна́ј**) pf 1.'заклучи, сфати' ~ *кату позна́ са́м, ч'а ки у́мри, викна́ детето покра́ј не́гу и му ве́ли: "а бре си́нку, гле́даш ли, ја́зе веки ки у́мрам"* [V,PM-7]; ~ *и рече:*

*"Боже, мили Боже! Дај ме едно ченду да родја, и јазе да си чина мајка, та нека е л'ута змија!" От как царица са молила на Бога, не замина млогу времја и познала, ча остана трудна* [V,PM,275]; ~ *л'у гу виде царјут гăлăбот, познал, ча има писмо, заедноч простріа рă-ката, гу фати гăлăбот* [V,PM,63]; ~ *мајка му, кату чу така от сина ú, познала, ча млогу мăка ке да тегли неин син* [V,PM,41]; **2.** 'се увери во нешто' ~ *прати едúн човéк нéгов пáк да ги земи цифарцúите, да ги сăди пóфтор. Отúде човé-кот, ама кóгу ке да нáјди? Тогас кадиата позна нихната крúвина* [V,-PM,9]; ~ *аф неговут таван, дека га имаши карагрошите, имаши тамо гн'азда от гарги без број; и тогас позна, ча наистина гаргите га износиха карагрошите* [V,PM,-40]; ~ *тóј пузнá ч'ą т'éс пуртукá-л'а, ш'у úма и т'éс калúнка úј млóгу гул'áм ч'урбаџ'úја* [MS,t,86]; ~ *амá инá бáбич'ка ја пузнá мумáта, заш'-тó утúва д'ăт'ą пукрáј н'éја* [MS,-t,22]; ~ *кугá ги вúд'ą д'ăт'ąту н'ąш'-тáта ги пузнá и тугáс пузнá, ч'ą на кш'éнудóхину ж'инáта-ј* [MS,s,92]; ~ *и брáт му óмус пузнá ч'ўдбата, ш'ту му б'áш'и на н'éгу и му вилú ...;* сп. уште: *вилú на брáт-му: "пуз-нáвам, брáти, ш'ту úш'тиш' да м'ą уклавéш'"* [MS,t,48]; ~ *Дуовнико му риче оти за него нема пруштавија, ама нека гу уставе воја занајат, нека са моле на Госпут, па може ки му просте. Тоги арамијата гу запитал: "Ими как ќи пузнајум оти ќи ми са простат?"* [TГ,146]; ~ *тóс манџ'ó на нác иџ'ўпката пузнá, ја присл'ăди, пузнá, ш'тó за сă уб'ăси* [MS,t,53]; **3.** 'разбере' ~ *дујдé и тó шо зé иднóто карагрóшот, ричé: Афéндо, ти пузнајáх на тéб шо си идéн скрúвин човéк, жнúиш дéка нé си сиáл, и избирўаш дéка нé си давáл* [MV(K),271]; ~ *да му ричé: А лóшо измиќáр и тешковúт', ми пузнајá тú на мéн шо жнúјам дéка не сијáх, и приберўам дéка нé сум дáл, требўаши и тú да гу дáдиш на сарáфот мóјто злáто* [MV(K),271]; ~ *момата позна работата, че беши нејн пăрв л'убовник; ак фатиха да ја венчат, тја и рекла на тамошните: "ми са рашетува"* [V,PM,239]; ~ *цар'ут, как ги види, са почуди и тогас позна, как óниј сиромах беши млóгу прав човéк* [V,PM-32]; ~ *ама Гóспот позна нéговата клéвета, и затовá на сред'á пăт'у си заоблачú небéту, вати тé-шко да грамú* [V,PM,16]; ~ *фатú сос нéгу да си борúчка тăкму трú дéна и трú нóка, дўр вéки хајдўти-нот амáн му речé: "брáте, поз-нáх, ча си по-јунáк от мéника"* [V,PM21]; **4.** 'препознае (пр. она што порано го познавал)' ~ *и царско бостанџијче му кажа: "ки ти питам јаз пишин да ми кажиш и напкум јаз ки ти кажам; разгледајте ми на мен и кон'ут, ки ми познајте?"* [MC(B),94]; ~ *га тури хизмет да чини и, кату са врат'аши толку време таму, мајка ú не можа да га познај* [V,PM,36]; ~ *отворú тóјнака вратáта, влéзоха нéтри сúчки и, когá видóха, сéкој си познá имáниту и си гу земá* [V,PM,22]; ~ *кугá ги вúд'ą д'ăт'ąту н'ąш'тáта ги пузнá* [MS,t,12]; ~ *а-видéх Дéжда вá'дăн, ус-аднáта нóга уф-грóп éј, ќ-умúре, нă мужé дă мă-пузнáа* [ПК,2(205)]; ~ *ги разгл'éда ш'úч'ки кóн'у и гу пузнá нóс, ш'ту му дáди фармáјќ* [MSt,61]; ~ *вадан*

*она са мăжуве,[... и си срите малко дете:[ "А бре дете, мало дете,[ земи си гу воја прстин,[ и гу носи на нивеста,[ да и гу дадиш ф нејни рăци!"[ Ка си виде млада нивеста,[ ка си виде златин прăстин,[ видуваќи гу пузнаја,[ и што веле на сватуве:[ "Еј сватуве, мили братја,[ мојут мăж си је дошал, ој"* [ТГ,335]; ~ *мóлис гу вúд'ą ... гу пузнá, алá д'ắ-ду-му ни муж'ắш'и да гу пузнáј н'éгу* [MS,t,87]; ~ *тáм ни муж'á визúрину да пузнáј ш'тóгуди, дóјди на гóр'ą, гу нáјди стáрију и му р'éч'и: "кали-мéра!"* [MS,t,40]; **5.** 'осети, забележи' ~ *на две цангали гу пристигна ламиниот бăрзоходеца и кату тихни ветир му грабна капата, без да познај тојнака* [V,PM,46]; ~ *и тјанака му даде вода сос сребарн ибрик, си напи. Тогас га вели: "идиш ли, дивојку, по мени, да ти земам за пăрва л'уба?" Тјанака му вели: "јазика хазăр сам за тебика, ам аку ти познае татку ми Марку, и тебика и меника ки ни погуби". Пак тојнака га вели: "ела тинака сос меника, та за то гајле ним бери!"* – уредникот на Зборникот (на Верковиќ) формата **ним (за то гајле ним бери!)** погрешно ја објаснува, во фуснота, како "нему" [V,PM,77], фактички се работи за редукција од 'немој'; инаку **ним** е нашироко позната во долновардарските говори, а "нему" ја немаме сретнато; **6.** 'открие' ~ *когá чýл хáрно, нéтри аф мóмин курéм жáби удрéвиха, но не познá, кóлку жáби úма: едná, или две"* [V,PM,29]; ~ *обложили сја, и тој му рекал: "Ако познајăш ти, от што је този даро, јаз шта ти дам и нег, и фрет стокăтă си, и женăтă си!" Евреина рекал: "Јаз, ако ни познам, от што је, имам три хазни, шта ти ги дам!"* [V,PM,283]; ~ *цáр'увата мóма úмаши стáр марáз: нéкој хикимџúа не мóжиши да познáį штó марáз бéши* [V,PM,29]; ~ *"ќи-а-закóл'ăм вóшкăта, ќи-а-удéрăт, ќи-мă-а-извáдăт кóжта, ќи-а-убéсăт на-пóртта, и нéка вăрве млąдúнта и кój ќи-а-пузнáе ут-шó-ј вá кóжа нą тǫ ќи-бúде ќéрка-ми"* [БМ(В),194]; ~ *ка ми видеха, што водих харамијата, емен го видеха, го познаха – го имаха кăрстен* [МС(В),91]; **7.** 'прифати нешто како реалност' ~ *úдести сáмо нá пăрвиј гимиџúа, му вéли: "тéбе, господúне, ки ти пóзна за тáтку; ти са мóл'а да ми зéмиш, да ми отнéсиш на нéкој далéчно мéсто, да си цјáнем нá нéкој човéк"* [V,-PM,108]; ~ *царјут поверува харну, ча тој е негоф син, гу зема заедноч, гу облечи сос царски дрехи и му вели на лалата му: "еј лала, иди на дома ти да чиниш зап твојта кубила, да си чинам зап мојто жрјапче!" И така лалавата мома остана посрамна, пак младоту халваџиче царјуво дете са познало* [V,PM,58]; **8.** 'различи едно од друго' ~ *му вели: "имам 40 кубили и 40 жрјапчита. Кој ки можи да ги познај, котриа са по-големи и да ги вразе на рет, на негу ки га дам момата ми!" Фатиха сичките јунаци, си чиниха, не могли нити да ги познајат, кои са по-големи* [VPM,97] – во текстот повторно се среќава архаичната заменска форма: **котри** (*котриа са по-големи* = кои се поголеми); **9.** 'запознае' ~ *и óде тó цáрут тáму пá нă лóф, па и нăóжџа. Му-вéле цáрут нă-тúа дéцăта: "Јáс сáкăм дă-вă-гóстăм, дă-сă-пузнáм су-тáтку-ти"* [ДК,114]; ~ *óде му-вéле: "Táте, тáка и тáка цáрут ни рéчи. Сáка дă-нă-гóстăт, дă-сă-пузнáе су-тéбе"* [ДК,114]; 10.

'доживее некоја пријатност' ~ *Мајк-та, мајкта, вике: "А, мăр ќерко дек ќ-ојш ти па пу-него?" "Е, мајко, он шо има му-давите, шо нема не му-дајвте". "Шо саке бе ќерко?" "Дајт-му, мајко, ут-тиа златните пăрстине, един, и он дă-пузнаа нешто"* [ПК,2(Ним–263)]; сп. изр.: **шо живот пузнајах сус него**!? (= немав среќен живот со тој човек) [ПК(Ним)].

**познание** pf 'сознавање, препорака' ~ *и кату влезоха на конаќут, и кату виде дјатенто тамо царјут, да рече му на змиата татко и, тос си оплашил много. Змијата му вели: "варај, јуначе, што толко са си оплашил?" Му даде познание на татка и, за да го приземи дјатенто сос голема слава* [V,PM,181].

**пои** (и: **пое**) impf **1.**'дава вода на животно да пие' ~ *прăста си кăрша – кăргуј гу рана[ сăлѕи си роне – кăргуј си поја* [МЕ(Р),93]; ~ *плашта човак, едикојси вечар, он ќи-задоцни,... зас'ада, пусиа. Ква-ќи-дој чов'ак, конито да-ги-пои, удри на-куршумо, да-го-оте-паш* [ЛС(К),109]; ~ *е, сă-чинил адин ат. Оде бабăта дă-о-пое вечăрта, ритке, скоке, г-апке нă-бапта зă-гăрбо, зă-рăцте* [ПК,2(Ним-269)]; ~ *дурде бех млат и врăтјах каминот да мели водиницата, бех харин, и ме зобеа, и ме поиха, и ме чешеха, ама сега остарјах; ету ме извадиха тука на снего и на сланата, ки умрам от гладиа* [V,PM,138]; ~ *сетн'и спригнах, урах, испучинувах, ми-са-пријади, запрех улоиту сиднах, си-најадух, пак урах, сетн'и г'и пустих улоиту на-пладнина, пак г'и-пасих, утидух на-реката г'и-пох* [ВБ(Нег),339]; **2.**fig. 'дава во изобилство пијачка (ракија, вино)' ~ *и така ониј вечер ги гости, ги пои харну; утрината станаа царските л'уди, фатиха тил'ал да вика* [V,PM32]; ~ *за* **гулемјут нишан** *дујдеа пак тог'иска осум души: свекурут, вујкото на момчто, ...и друзи нијни рудници, бăрчедăвци. Носаа печăво, риба уф тава. Дунсеа вино, рикиа, сă густиа, сă пуиа* [ИГ,116].

**поизгоре** adv 'на повисоко место, погоре' ~ *поизгоре отиде, гу пра-стрите Сечко и му рече:"Поможи Бог, ќаа!" – "Дај Бо добро! Ут дека ма знаиш, от сум ќаа?" – "Ти имише, рече, девит ил'ади офци, јас флизех, ти утипах три ил'ади"* [V,PM,293].

**поирбап** adj 'снаодлив, (по)итар' ~ *нај-нăсади утишăл ен-малечќут... И-напкум куту-поирбап гу-накарăве и-него да-дуне. Воа викал: "Гостто не-дуат". Ко-сă-навидела, а-удрил ус-сабјăта и двујцăта братја испăднале уд-неа* [ВГ(Ѓав),274].

**поиска*** pf 'посака' ~ *вечарта пил с нејă вино и, като штјал испијă виното, от устăтă му затичали алтанјă (жалтици), и сја чашата напăлнела* (погрешно пишува 'нанăлнела'). *Проч'уло сја дур на царја, та и неговăтă керкă поис-кала да идјă и утишла* [V,PM-285]; ~ *и богатио и му дал толку, што поиска златаринот, хем му порăнчја: "ама да го сториш дју-шјун дајап"* [V,PM,168]; ~ *нашел тамо двете овци, спроти как му каза нај-малката мома; отиде нетри мрачива, вјахна чарната овца, отиде на долна земја у една стара баба на гости, поиска тамо вода да попие* [V,PM,221]; ~ *та му дал ќосето пет кон'а натоварени сас што поискал, и, като стигнал на крај морето,*

*натýрил по сýхо пченúцата, медá, просóто, пак кóнете сосјáкал* [V,PM,258].

**пóишче*** n, dem. в. **пóјас** ~ *станáли и са кинисáли. Стигнáли дọ едúн бунáр': га-вăрзáли с-пóишчето и га-пуснáли на-бунáро. Тóј отúде на-дóлна зéмја* [BC(Кал),337] – имаме проширена употреба на предлогот **на,** кога упатува на внатрешност, наместо 'во': **га-пуснáли на-бунáро** за ова поопширно во граматичкиот дел.

**пóј̮** (< појде) pf 'отиде некаде' ~ *пулéк, пулéк си дóјди и тóј думá; дур да си пóј̮ тóј думá, цáр'у си бúш'и уч'éл пóнапр'ă̋т* [MS,t,35]; ~ *"и ш'то прáви там нáс мóма?" – ја пúта бáбата; "мумáта тáм јад'é, пúј сăс измикáркит'ạ, ни мóж'и да пóј пуидúн нúту пúлă билé"* [MSt,21]; ~ *за усă̋мни, за стáни да сă мýј, за пúја кафé, за ид'é л'ă̋п и за пóј пáк на враш'úлуту* [MSt,67]; ~ *"јáс за ти дáм ш'úч'куту имáни и на т'é-б'ạ за стáна измикáрин!" и трă̋гна да пóј на ч'уфлúќут* [MS,t,70]; ~ *"да му ни фт'éсаш' на тáтку-ти, да т'ạ пукалн'é пак да стáниш' магáр'ạ!" – и гу устáви да си пóј* [MS,t,55]; ~ *идúн д'éн' мéч'ката, кугá исл'áваш'и за да пóј да брọка јáдини, му клáваш'и и-нá рóпката на устáта, идúн гул'áм кáмин'* [MS-t,16]; ~ *му вели: "áди сега, долу на чаршиата са продава един безистен: да поиш тамо, да го артирúсаш, колко можиш, та да го земиш!"* [VPM,162]; ~ *визúрину з'éва кóн'у, з'éва и идúн дисáјќ лúри, трă̋гнува да пóј да пúта да сă науч'ú, дóјди на крајó на с'éлуту* [MS,t,40]; и: **поди** ~ *истом веке дошли на стреду морету, тогај чилиби Теодорак си содрузова нејнот кораб да ја пусна на морету самичка, хем ја вели: "аје с здрави л'убов!"... Тогај невеста фатила да плачи и да му вели: "аман! Де да пода сега јаз?"* [V,PM,166]; ~ *тја му и рекла: "остави, сину неколко пари". Детенто ја вели: "дај ми ги, мале, да подам јазе на панагирот, белке Господ даде по дно касмет на мене"* [V,PM,172] – и во двата контекста (последниот и претпоследниот) имаме примери за употреба на кратката зам. форма за директен објект **ја**, во функција на индиректен: **ја пусна на морету самичка, хем ја вели; Детенто ја вели: "дај ми ги, мале"**, и: **појде** ~ *појде лудо с-една риза грозде,[ појде младо с-една риза грозде,[ да излăже мома црнајока,] да ја носе јуф гора зилена,[ тамо они век да си векуват* [ТГ,51]; ~ *појдох си појдох, мила мале,[ на шарена чешма,[ тамо си најдех, мила мале,[ једно дивојче,[ једно дивојче, мила мале,[ скопско јабулче!* [ТГ,197].

**по-јунак** m (adj) со значење: 'појуначен' (степенување на именка) ~ *вéки хајдýтинот амáн му речé: "брáте, познáх. ча си по-јунáк от мéника"* [V,P-M,21]; ~ *колку беши јунак личин, појунак и по-личин са чини* [V,PM,-47]; ~ *си-бúле нéкọј Ѓýптин и нéкọј змéх. Сạкáле дạ-се-надúтрạт и дạ вúдạт кóј ќе излéзе пóјунáк* [ВГ-(М),272].

**пóјус** adj 'поспособен' ~ *сă-стурýве адно прóсо. Ут-прóсто сă-стурýве адна квáчка. Дéтто сă-стурýве адна лисúца, квáчкăта и пúлците дă-ј-изéде. Дéтто пóјус испаднá уд-учúтăло, арáпино* [ПК,-2(Ним–254)].

**пóјас** (и: **појис**) m **1.** 'материја, шарена, ткаена во вид на лента, *ус-пóјсут си-ј стéгăт пулвúнте*' ~ *тогас и*

*тој, кату зема свирката, ја бодна на појасот, изл'ази дол на земјата и нал на пǎнтјут един гранчарин сос петнајсет добици* [V,PM,230]; ~ *и сǎ крӑстаа сӑти на Јорда́на ре́ка ут не́гу, ка си-спувјиду́ваа гре́хо-ви. Јо́анн бе́ши убличе́н ут вла́тно ками́лцко, и по́јас уф ко́жа на пулуви́ната, и скра́пли јаде́л и ут ди́ви пче́ли ме́т* [MV(K),307] – во југоисточните говори во употребата на предлозите среќаваме голема нерегуларност, во случајот предлогот **уф** се јавува наместо 'од': **и по́јас уф ко́жа на пулуви́ната** (наместо 'од кожа'), за ова поопширно во граматичкиот дел; ~ *и зел хизмиќа́рја една́ ако́ла кни́га та е напӑлнил фсе́ ну́ли, и зе́л една́ крату́на ко́лко една́ ока́ да бере́, запа́сал е на по́јаса* [V,PM,256]; ~ *на пӑтут те стре́јќам, Не́до, гла́ва измије́на [ гла́ва измије́на, ду́шо, фу́рката јуф по́јас* [ME(P),99]; ~ *Ка́ сӑ-преде́ли? Е, фу́рката те́-ј ту́к-тӑка́ зӑбо́дна, нӑ-по́јсо и ќи-мӑкниш ни́шката; ту́к ќи-вӑртиш тӑка́ и ќа-зави́јш ни́шкӑта* [ПК2(Пл–254)]; ~ *"Бог-ме Митро, ќучук Митро,[ не сам нашал срма кулан,[ ако најдех па те лӑжум,[ куту него да са чинум,[ на твој појис да си лежум,[ тенка снага да прапашум"* [ТГ371]; **2.** 'тесна ивица од земја' ~ *о́јше сѐ пу-и́вицта, пу-по́јсут...;* **3.** 'делот каде што завршува грбот, половината' ~ *ду-по́јсут сӑ-рӑзгули́л* [ПК(Гӑр)]; ~ *сос бабата на пӑтју как идиха, имало една река да проминат. Бабата кату беши биз гашти, здигна дрехите си нагори каде појасо, тојнака "тутуч" речи, и си закачиха* (пишува: 'закичиха' – печатна грешка) *дрехите и на појасот: бабин гӑз на мигдан остана* [V,PM,98]; ~ *тамо, дека врјавиха тос лаф, ету на пӑнто беши изл'ал един стар дјадо сос бела брада до појас, му вели на Гӑрците: "со здравје, мои сина, дека сторихте ниет да појте"* [V,PM,179] – нерегуларност во употребата на множинската наставка **-и** кај еднослoжните зборови; сп.: **мои сина** (место 'мои синови'); **4.** 'виножито, божилак' (освен **пoјӑс** со исто значење во Кајларско: **вино и леп** [ДК,105]; (рус. радуга); **5.** 'поколение' ~ *а́с му-су́м пӑра́-де́до нӑ-ти́а де́ца, ну́-ци и о́на-ј пӑра́-ба́ба, ут-ну́к ну́к, тре́то куле́но, три по́иса* [ПК,2(243)]; 6. 'долги греди, вградени во ѕидот на куќата' [MS,s,86]; **7. Св. Бугу-ројчин Сребрин појс** – реквизит на црквата во Гевгелија. Под истото име има и празник, но не е "тежок" и сите работат. Тој ден пред да изгрее сонцето децата што се болникави (*маразливи)* ги провлекуваат под *Бугуројчин сребрин појс*, како што рековме тој е црковна своина, и за "провлекувањето" се наплаќа, иако не е скапо [ТГ,75].

**показа** (и: **пока́жи**) pf **1.** 'даде на увид' ~ *"Мо́ре ма́ни, вика́л, дӑ-шо́ па́ри збра́х дуде́ка бја́х ќо́руф. Сѐ си-ви́ках: да́јте-ми пу-ӑдно́, пу-ӑдно́. Они пу-но́го ми-дӑва́ли. Шо́ па́ри збра́х!" И-му-пука́же па́рте ут-ца́ро, ут-ти́ӑ л'ў́гето мо́сто шо-гӑрди́ли и ут-то́ шо-прӑви́л вудӑни́ца* [ПД,167] – употреба на перфективен презент: **и-му-пука́же па́рте ут-ца́ро**; **2.** 'упати' ~ *куумциата, кату чу така от жената му, поверува ча многу верна е жената му-ј и како не чини кабул чузди мӑжи, макар и да са нај-харни и нај-лични на светут. Тогас многу фалби показал каде жената му оно вечир, вечераха сос радос* [V,PM,68]; ~ *"Ка́ ти-вӑрве, си́нку, ура́јнту?" – "Ми-спо́ре де́ду,*

*но́гу ми-спо́ре: ză-де́н изуру́вам две́ пурго́ни!" – "А́рну, че́ду, а́рну! А ми-ко́ј тă-нăучи́ тăка́ спо́рну дă-о́рăш, си́не? Ура́чут убăрна́л о́чи нă-не́бту: "Го́спут, де́ду, Го́спут мă-нăучи́: о́н е-вре́дин ză-сѐ не́шчу. И ăдну-ста́ру кăту-те́п ми-пукăжа́* [BB,310]; ~ *"Амă-ка́ сă-нăучи́ са́мă, бре-ке́рку?" – му-ве́ле Го́спут, зă-дă-му-упи́тă у́мут. – "Ет тăка́: са́мă сăми́чкă кăту-мла́дă ни-висти́чкă", му-ве́ле па́ ва́ будăла́тă. – "Ама-ни́куј не́-ти-пукăжа́", му-ве́ле па́к Го́спут. – "Ех и ти́, ста́ру-а́ру! ти-кăжа́х: сти́га ви́ќе ми-збуру́ваш: дă-нă-ми́слиш пă-о́ти ти́ мă нăучи́?"* [BB,310]; **3.** 'докаже' ~ *богатиот фати сега сос негу да са џинглештисува, за да му покажи истината, за која причина требува ногите да имат човеците на по-ихтибар, а не главата* [V,PM,66]; **4.** – **(си)** 'се потврди' ~ *тогáс тóј, за да си покáжи, ча тóј га чинú тáја рáбота, úм вéли на онúја човéци: "ви са мóл'ам, нéка úди едúн човéк да вúкни коџáбашијата"* [V,PM,22]; **5.** – **(си)** 'се претстави' ~ *и тóј му вéли: "áх, господáр мóј, млóгу добрó си чинúл на мéника, ú јáзе вредéн си показáх на мáтимите ми, у тéзи учúлишта свăршúх"* [V,PM,150]; ~ *(от сиромáх, што бúши), кáк да си покáжи заеднóч богáт, чини тақвá еднá дипломáтика: казá, ча úма брáт на Стáмбол* [V,PM,18]; ~ *та зел ќосéто на дéтето дрéхите и кóн'а и, катó стигнáли блúзо прú касабáта и фл'áли да посрéшнат на визúрја дéтето, покáзал са ќосéто чи тóј му е сúн* [V,PM,257].

**показу́ва** (и: пукажуве) impf **1.** 'посочува нешто' ~ *и му показу́ва плóчата, што бéши тáму покрáј нéгу;* **2.** 'става нешто на увид' ~ *отворил најкрајната врата, тамо го нашал педа човек лакут брада, гу удире сус калăчката му, а сече главата, а покажуве на момите. Они фатиле да са радуват, зашто ного и мăчил* [V,PM,271]; ~ *кăвиџúцкио сúн úч-гу-нéма, óн чéка дáтта, а óни едúн дéн пóрáно прăстигнáле. Утринтá о-курдúсуве пăрăхóдо, злáтнио пăмпóр, стигнýве дéно, ги-пукáжуве пăрúте, гă-зúме цáрскăта мóма зă-жéна* [ПД, 151]; ~ *едну-врéме цáрефта ќéрка си-фатúла еднạ-живутúна нạ-гл'áфта, вóшка. И, тá, вóшкта мạ-а-пукáжуве нạ-цáрут, тáтко му: "от тáте, јá шо-фатúх!"* [БМ(В),194]; **3.** 'станува јасно' ~ *сă-пукажáхте каквú сте* [ПК(Гăр)]; **4.** 'претставува' ~ *му вели на Мајдона: "Мајдон, от те-бика сакам да идиш, от протудраку кон'ут да ми гу докараш! Аку не, главата ти земувам!" И тојнака рече: "ба, царју, от мени да гу земиш!" Фати веки Мајдон да са покажува јунак прет царјут* [V,PM,74].

**покаи (са)*** pf 'изразува жалење за некоја постапка (недобра) што ја направил' ~ *Зашо такá вáшо Ди-дáскало сéди су имрукчúи и су грéшни л'ýди да јáди су них зáјно? Исус ка слушá му рéкал на нúх: Нéмат касавéт здрáвјити л'ýди ут икимџúата, тукý бóлнити шо лéжат уф пустéлјата... óти не дујдóх тýка јáс да канам на прáвинти, туку на грéшнити да сă пукáјат* [MV(K),300]; ~ *и тојнака, кату виде веки злоту сé по него ходи, са покаја* [V,PM40]; ~ *óн па рéкал: Нúм, Тáтко Аврáм; тукý акý да óди нéкој уд мăртфити на нúх, ки си пукáјат. Да му ричé на нéгу: Нúл на М... и на Пруфúтити не слýшат, нúто ут мăртвин нéкој да стáни, не ки*

*му слу́шат* [MV(K)274]; ~ *риче́: Ти сă пукају́ам, Та́тко, Стопа́н на не́бито и на зе́мнјата, шо си а скри́л виа ут книгуви́ти и разбра́ни л'у́ди* [MV(K),324]; ~ *тога́с момче́ту му ве́ли: "ха́рно ве́лиш, ца́рју, ами́ ма́јка ми, кога́ бе́ши тру́дна со́с ме́ни, зашто́ ја си изгони́л, зашто́ прă-ди́ла пред те́бика?" Кату́ чу́ ца́р-јут така́, за́едно́ч са покаја́ и пу́сна па́к чове́ци. Га зема́ха цари́цата, га докара́ха на́ не́гу... и си чини́ ра́дост* [V,PM,154] – како посебност во линеаризацијата се забележува следното: глаголот и кратката зам. форма (за директен објект **ја)** се одделени со формата на помошниот глагол **(си): зашто́ ја си изгони́л** (во стандардниот јазик: 'зашто си ја изгонил').

**по́кана** f 'званичен повик' (пр. за свадба, за суд, за војска и сл.) ~ *де́лто и То́ме сă-знаја, о́ни. То́ме о́ш нă-ниде́л'та ни-дде́ по́кана, до́ј-ме нă-сва́дба, ут-та́м, кăд зе́то. Ту́ка си́но не́ нă-са́ке, не́ нă-кани́ нă-сва́дба, ама свăти́ната ни-пушти́. Ошт пунде́лникут дују́де прет-сва́дбăта* [ПК,2(Иц-188)]; ~ *ви́ка: "До́бро. Еди́н де́н' напре́д ќе-ми-ка́жити, ви́ка, ко́а ќи-ви-да́ат по́кана за-сăдо, да-изле́зете на-сăдо". И-о́ни, по́зиф о́ти у́тре ќе-изле́зат на-сăт. И-о́дат ка́о дане́ска, на-оцата му-кажу́ват работата: "Утре изле́ваме на-сăт"* [ЛС(К),123]; в. **пуканувачка**.

**покачи** pf 1.'кога нешто од пониско место се стави на повисоко' ~ *и тиа́, като́ ре́че така́ сина хи, са зара́дува и му отговури́: "Шта да пре́спем, че́ду, л'у ма о́жени". И то́ј е зима́ та е пока́чи на вечерта́, куга́ мăркна́, на керами́дите и хи ве́ли: "Се́ди се́га ту́к да сăмне, ако си жју́ва, шта та о́женем"* [V,PM,264]; **2.** – **(сја)** ~ *тога утишал дома си, женатa му го питала, де је бил толко години. Тој хи рекал: "Јаз си бех тук и ката ден си та гледах от кавакă през гн'ездото: четри години бех чаплок". Тја му сја за този присмјавала и ни го вјарувала. Тога сја тој покачил на тополăтă, зел пăрстен'а и хи го дал* [V,PM,286]; ~ *и ре́че на ма́јка си: "Ма́ју, се́ди ту́кана! Сега́ шта до́јде јуна́ка". Тој така́ хи ре́че, за да седи́ та́м, да е изеде́ ме́чката, куга до́јде. И то́ј са пока́чи на едно́ дăру да си гле́да – "да ви́м шту ште пра́ви ме́чката, ага до́јде"* [V,PM,264]; ~ *вечарта, като сă вејке смрăчило убаво, влела дома си за да слуша, да сă научи себеба. На дора хми имало кладнец и ду нег едно даро: на дарото сă покачила да слуша. Като стојала на дарото, видела, чи от кладнецо изл'али много дјавол'а* [V,PM,281]; и: **покаци** ~ *и то́с сă разго́ли, сă пука́ци на врăх ќерами́дит'а и ва́са но́ш' та́м удго́р'а сă тантани́саш'и* [MS,t,54]... *пи́та по́фтур "што́ кла́ди да сă пука́ци". "Кла́х риж'е́нуту на пу́мпу да сă пука́ц'ах!"* [MS,t,52]; ~ *да сă пука́циш' на џ'ами́јата, то́ј за стуи́ удо́л, да сă фăрли́ш' ти на врăх н'е́гу* [MS,t,57]; ~ *и "ху́ваа – р'е́куха – н'е́ка сă пука́ци"* [MS,t,23]; ~ *то́ј му ка́зува: "хи́ч' ниш'та́м ш'то́гуди дру́гу да м'а уста́јити да сă пука́цам го́р'а ... и да сă пумо́л'а на Го́спут'"* [MS,t,23]; **3.** fig. 'во општествената хиерархија заземе повисока позиција' ~ *и царјут послуша на керка му и утрината пуснал еден негов човек, ја зема нас мома и са ужени сас неја. Ама от мăра времја сетни заборавила, от каква сиромаштија ја покаци Господ... от млогу јадлива, што*

*била, сакаши царјувата мома да ја погуби* [V,PM,275]; в. **пукачуве**.

**поклон** (**пуклóн**) m 1. 'во знак на почит (или поздрав) го наведнува напред горниот дел на телото (= прави **поклон**)' ~ *кáк сă-срéтнăт русăлијте двéте чéти ќи-зăстáнат нă-пéјсе, нă-стó мéтра дăлéко. Сéтне сă-нăмéстат чéтте, áк-сă-суглáсат еднáта чéта дă-дáа пóклон, ќи-зăстáне шó-ј тăнчáрот на-óрто, ќа-дúгне кăлăчкăта прáво и сúте ќи-пумúнат пут-тáа кăлăчка* [ПК,2(Крец–306)]; ~ *чини еден поклон на владиката и му вели: "да ми простиш, владика мој, ету сега ти прикажувам за твоите карагроши"* [V,PM,40]; ~ *го пристретна сос многo чест. И фатил царјут да му праи поклони до земјата, вел'ајке на чобано: "сполај тебе, господине, што си прихранил мојте деца"* [V,PM,169]; **2.** 'она што се дава како дар, за извршена услуга или нешто слично'; сп. обичај: – церемонијата крштевка обично се извршува в недела, а спроти петок, кога ќе се затемни, таткото на бебето оди кај кумот да го кани и при тоа ќе му даде **пуклон** (погача и малу карамфил). Ќе му ја бакне раката на кумот и ќе му рече *"Сус Божија мисла уф нидел'а лагиме да крстиме!"* [ТГ,113]; ~ *дал' си чула Като, разбрала,[ твојут вујко, Като, свадба ки праве,[ свадба ки праве, Като, син ки си жене?[ ки те викат Като, за пусестрима,[ ти да месиш, Като, бели пугачи,[ бели пугачи, Като, бели пуклојне* [ТГ,156]; – кога се прави покрив на куќа на мајсторите им се носат подароци, а тие се заблагодаруваат со овие зборови: *"... мајстуре, Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе, на нашјо сајбија атăр му лага; нас на зарадува, на млади калфи мирифет, на сите ураче бириќет; на који ки дунесе и који не ки дунесе бериќат версин, ама тоја што ки дунесе оште побериќат версин!"* [ТГ,297]; ~ *тука имаш поклон от цар'ут, сака вашата керка да му га дадеш* [V,PM,45]; ~ *"алáто, рăчéл, áк сáкиш пá ки-тó: вăрнум, и рăбутнúците пá ки-тú: вăрнум, áма пăмпóро, вéле, мúсл'ум нă-мéне пóклун дă-ми-гу-дáјш, зăтó: шо-ти-изл'ăкувáх дéтто, а-тú тóлко дóктуре си-искул'áл зăрди нéго"* [ПД149]; ~ *фати да удр'áви жáбин јазúк и вéли на жáбата: "ох сéстру, т'а чýх гласó ти и ти познáх; излези вăнка да ти кáжа, ча от мáјка ти донéсох пóклон"* [V,PM,29]; 3. 'поздрав, порака' ~ *стана мајка му, отиде на царјут му вели: "цар'у, поклон имаш от мој сина, пепеларјув сина! Дојде от чуздина. Да ми дадеш ухтар'ут да мери алтăните, што је добил аф чуздина!"* [V,PM,48]; ~ *ама пепеларјувут син беши млогу хитăр, та колај не можиши човек да гу смами. Сос онова човек му пусна на царјут поклон, да му пусни четириџи мулинта и четириџи чифта вречишта, ча ке да товари иман'ето му* [V,PM,49]; ~ *тој му рече нá картáло: "да úдиш нá дóлна зéмја, тáмо úма стáра самовúла, да кáжиш на нéја пóклон от мéника, да ти дадé трú тапсúи, тáмо што úма!"* [V,PM,137].

**поклони-погача** f 'специјално приготвен леб печен во тепсија или под вршник, се праќа како поздрав' ~ *напкун ú риче: "да направиш едно поклони – погача, да напăлниш две долиј вино и да*

*заколиш нај-големиот брав, и утри застра ки одими"* **[МС(В),96]**.

**поклони** pf 1.'даде нешто како подарок, односно го отстапи' ~ *как седнаха да јадат сватовиту и кумовиту, чопл'акот са окачи на гриндата, му поклониха на кумот канискута на софрата, така и стомната сос виното* [V,PM 242]; ~ *он му риче: "Ни кабаатот ти простам, ни глоба ти глобам, ни глава ти сечам дор не донесеш Танка Арнаутка, твојта пăрва л'уба да ми ја поклониш"* [МС(В),93] – во текстот одново среќаваме употреба на презент од перфективен глагол, што зборува за фреквентноста на односнава појава: **ни кабаатот ти простам** (место: 'проштавам'); ~ *уттáм, к-ă-сфăршăл рăбóтта, мувéл'ат: "Шó сáкăш сéга дă-ти-дáјме, дă-ти-дунéсиме нíа! Шó дă-ти пуклóниме? Шó нéмте нă-тфóјта дăржáва дă-ти-дáјме"* [ДК,133]; **2.** – **сă** 'се помоли, оддаде почит' ~ *мăка гу-јăдéше, чунки бéше уд-дрýга вéра и нé-сă мишéше су-рисјáните. А óн, сирумá, нимáше руднíни д-óде и дă-му-грéдăт у-гóсти, а и нимáше цăмíа, бăрем дă-сă-пуклóне* [ДК,153]; ~ *Нíли бéши вéтạр сíлин, му паднá стрáх; да зафатí да путунýа, а викá éм цạркá: Афéндо пóможи. Па Исус а пуштí рăката, гу фатí, да му рéкạл: А маловéрнин, зашто си уплашí... Тíи пак шо бíле уф каикут дујдéа да му си пуклунíле на нéго* [MV(K),267]; ~ *кату му са поклони, му вели: "царју, јазе дојдох да просја твојта мома за мојто дете, чопл'акот"* [V,PM242]; ~ *тогáс тој стана прáв, са поклонí на господáро му и са прости сос нéгу* [V,PM,15]; ~ *и л'у влезе нетри аф владикувата удаја, са поклони на владиката и седна при негу* [V,-PM,38]; ~ *си разл'ути млого и му вели на гостот: "а бре јабанџиа гидиа, зашто не стануваш прав и ниту се поклони на мене, кога си дошол"* [V,PM,222]; ~ *а чý Исус шо гу извадíле нáдвор, ка гу нáшạл, му рéкạл на нéго: Верýваш тí на Господíново Сíн? Гуворí па óн да ричé: Кó-ị тó, Афéндо, да си верýвам на нéго? Му ричé Исус на нéго: И гу видé на нéго, и су тéб шо прикажýва, вóа ị. И óн ричé: Верýвам, Афéндо. И му сạ пуклунí на нéго* [MV(K),259]; ~ *и тóјнака најдé врéме, заеднóч са укáчи гóри и фл'áзи аф цáр'увата удајá, му са поклонí* [V,PM,31]; **3.** изр.: **поклони глава** (= се повлече, ја призна својата слабост) ~ *кáк станá Половíнмицáн на јунáчки нóги, фатí сос топýзката да ги бíе и сáкаши да ги утепа сички. Кáк видéха такá, поклонíха глáва на Половíнмицáн и му дáдоха двáјсигодíшна даванíна* [V,P-M,109].

**поклон'ава** impf 'подарува', в. **поклонува 1.** ~ *зема човекот пăрстенот, отиде, гу даде на царјут и му рече така: "царју, младо добро халваџиче под носи ету ти поклон'ава да продадиш то пăрстен, на негу спомин да чиниш"* [V,P-M,57].

**поклонува*** impf, **1.'дава подарок'** ~ *кату как правјат на зентјут, така и на нивестата сос пејани, сос хоро. За сторјат една каниска, штото га за дојдат сватовито и кумовиту... тогај му ја поклонуват тас каниска на кумот* [V,PM,248]; ~ *и л'у за дојди кумот, седнуват на една удаја все кумови, на друга одаја сватови. Тогај перетиту земуват онаја канискута, што беха направили момите на четвăрток, ја поклонуват*

*на кумовата трапеза* [V,PM,249]; **2.** 'оддава почит, се моли' ~ *ќи-дојди ден' осам души ќе-се-поклонат на-деветиа. И го-расправали на-мајката, на-таткото. И тука тиа го-исталкували сан'о: "Ниа, ќи-дојди вр'ами, на-најмалкиа брат ниа ќе-се-поклонувами"* [ЛС(К),113]; ~ *ма то шо не слуши на мен, некал да знаи на то шо ми пушти. Са утфориле и седумдејсити су радус да му вел'ат: Афендо, и дјаволити су твојо ими да са пуклунуат на нас* [MV(K),298]; ~ *наши Таткови на ва планина са пукланиле; па виа велети оти на Јерусалим и местото шо трибува да се пуклануат* [MV(K),257].

**по́крив*** m 'горниот дел од некој објект што штити од дожд или други врнежи'; сп. ~ **ко́рда** *сă-вике нă-тăрлуто шо-ј зăградăно, шо лежăт офците, пукријно-ј то·, уд едната страна-ј дигнăно, сустăрска кăд-нас и-правăме. И тăка има пуштăно, кулку един, пулвин метăр ут преди. Покриво нă тăрăлто сă-вике корда, пукријно тăрло* [ПД,125].

**покрива** f 'наметка, надворешна облека' ~ *кепе... – покрива, штоту са покриват чобаниту, кога дăжди* [V,PM,33].

**покривало** n 'материја, полупровидна со која дамите си го покриваат лицето, вел' ~ *нивјастата за са примени харно. За пој нејн брат или сестра да ја метни покривалото на лицету и́. Так за стани нивјаста, за бакни пак на сите рăнките, хазăр ки си чини веки* [V,PM,249]; ~ *тогас и тјанака отговори и речи на младата нивјаста: "мари не сам ниту н'ама н'амичка, ниту сл'апа сл'апичка, туку за един лаф, што сам рекал на царјув син, ми беши страм, та тинака, млада нивјаста пот покривалуту, не ти е страм веки да одрјавиш!"* [V,PM,72-73] – еден од примерите во кои субјектот е во ж. род, а л-формата во машки: *и тјанака отговори:... што сам рекал;* поранешните истражувачи ги немале забележано ваквите случаи не ги коментирале; в. **пукривач**.

**покривка** f 'материјал со кој се покрива човек кога спие' ~ *царјут остана тамука пијан, си заспа. А ма гнусниот човек, кату беши млогу акăлиа, зема покривка, гу покри на царјут* [V,PM,58].

**покриен*** adj 'кога врз нешто има ставено покривка' ~ *му вели на јунако: "Ееај синко, ти млогу л'ап ки јадиш у мени, но утри ки ти извадем моите три керки, и трите един бој, ама покриени, ки са невести: ако ги познаеш... која сакаш сетни земи си ја невеста!"* [V,PM,279]; ~ *и помина малку време, и дојдоха змиовете да видет, каде спи. И като видеха там камене покриен, стори хми са, чи е чјол'ака, и си рекоха адин на друг: "Хајде да гу отрепеме!" И тузи си рекоха и зеха камене становити та фăрлеха по неќ* [V,PM,263]; и: **пукријн** ~ *сă вике зăградăнто, шо-ј зă стока, не пукријно, дворо нă пујатта, то·-ј убор* [ПД(126]; ~ корда *сă-вике нă-тăрлуто шо-ј зăградăно, шо лежăт офците, пукријно-ј то·* [ПД,125]; **2.** изр. **пукријн'о· гăс мујте не о-пл'уут** (поговорка = работите треба да бидат обезбедени, заштитени, за да не се случи да бидат повредени или уништени) [ПК,2(190)].

**пóкулáј** adv 'полесно' ~ *ричé: Тéшку да си óдат зингúнити л'ýди на Господúнова царштúна. Оти пó-кулáј úма да си замúни спартúната курабáрцка уф úглицки ýшите, нúбиле зингúнин да флé-зи уф царштúната Господúнцка* [MV-(K),279]; ~ *Да сă уклăвáм?; да сă закóл'ам? – кутрóј пóкулáј Гóспудúм?* [MS,t,54]; ~ *рéкạл: Защт'о си расчýдите лóшо уф сăр-цити вáш. Шó-ị пóкулáј да рéчам: ти и прустéни грéхови, úли да рéчам: стáни си, и хóди си? Илим, акý сáкати да пикáсати шо Човéшното Сúн úма пувéл'а наврạс зéмн'ата* [MV(K),266].

**пóкулáјно** adv 'полесно', в. **пóкулáј** ~ *рéкạл на Ученúцити: ... Пак вéл'ам на вáс: пóкулáјно да помúни фóрто-мата уф úглата, нúбиле зингúн'от на Господúнова цáрштина да флéзи* [MV(K),269]; ~ *шо и пóкулáјну, да рéчам на вó бóлниот: ти и прустéни грéхови, или да рéчам: стáни си, и крéни си носúлото, и óди си?* [MV(K),284].

**пол** adv 'половина од нешто', в. **пул-вин** ~ *кóга лигнáле двéте нă-вичéрта крáлцкăта ќéрка му-вéле: "Дáли бúло кăсмéт рибáр су-крáл-цка ќéрка дă лéгне?" И дéтто: ооон, му-сă-рăсипýва ќéјфут. И кăко лижáле, тáка нé мăрда. И кăди-пóл нóш шó си-имáл нúку пáра – шшшт, нă-бигáјне* [ДК,-128];~ *и уттáму, кăди-пóл нóш, а, нă-бигáјне. Тáму кóга тúшле, áма úма сáт, сáт и пóл пăмпý-рут дă-дóе. И óна, чýпăта, зăспáла. Тúа пýсти пáри, тúа ди-сáгите, ќ-устáнăт пóнáка* [ДК,-132].

**пóлạ** adv, в. **пол** ~ *вúкạ тóạ-е нéјнọ. "Нé!", тáа вúкạ. "Мóе-е!"... Нạ-сăд, шó ќи-рéчи сăдọ. Дọ-Сọлọмóн. Цáрọ, тóј е-мýдạр, тóј е-прóчут дạ-кáжими... И-óн вúкạ нạ-цилáто: "Дóнеси едúн мéч и-детéтọ дéли-гọ". Знáчи мýдạр. Твá се-вúкạ мýдрọс. Детéтọ нạ-пóлạ. Тáа вúкạ нéјнọ, ọнáа вúкạ нéјнọ. Он гọ-тéкнạ нáли мýдạр, и-нạ-тáа пóлạ, нạ-тáа пóлạ.* [ЛС(К),110] – системот во остатоците од падежите кај заменките, присутен во повеќето македонски говори, па и во нормативниот јазик, овде е сериозно засегнат, сп. во контекстот: **он гọ-тéкнạ** наместо: 'нему му текна' (употреба на номинативот во служба на индиректен објект, како и кратката форма за директен објект **го** место за датив 'му').

**пола*** f 'долен крај на попска (односно од женска) облека' ~ *ети тăрчаха солунските граѓани да го причекат, кој нога му бацува, кој рăка, кој полта* **[MC(B)**,98].

**пọлáшкạ** f, zool. 'млада кокошка, јарка' [ЛС(К),96].

**поле*** n 'широко и рамно место (ливади, ниви)' ~ *еден цар отбираше јунаци за неговата мома. Отбирането беши, што и направил на полето една дупка 40 адими* (чекори) *шарока и толко дламбока...: "котри јунак излези сос кон да ја прискокни дупката"* [V,PM,181] – лексички архаизам: **котри;** ~ *то:-ј сúвичко, мăлéчко пúле, бéли дáмки úма низ нéго. Уф-пóл'то пée: пăт-пăл'áк, пăт-пăл'áк. Гу úма уф-нúвите, нúско лéте и кóга л'ăтнýве брăмче* (објаснување за птицата **пăтпăлóк**) [ПД,126]; ~ *тáтко и ги направú чúзме от железо и стáп од желéзо, и тјáнака надјáна чизмéто, земá и желéзни ú стáп нá рăка, кинúса, л'убóвникот да гу тéра. Шетáла пóли и гóри, мăра-млóгу до трú годúни* [V,PM,131] – уште една потврда за проширената употре-

ба на множинската наставка -**и** кај именките од среден род: **шета́ла по́ли** (м. 'полиња') **и го́ри**, за ова в. граматичкиот дел; ~ *мори, југријала мисичина,[ пу Сер пол'е, рамно пол'е[ пу Јуванови рамни двори,[ мори, Јуванува вичерале,[ сирак Јуван не вичере* [ТГ,97] – во текстот има уште еден случај (потврден повеќе пати): употреба на именска форма во служба на атрибут – **пу Сер пол'е** (место: 'пу Серско поле') [ТГ97]; ~ *до́бро-ама, Лу́:то să-нăучи́ло о́ти ки-бăга́ли уд-не́го. Ги-уста́ве ко́јсте нă-по́:л'то, до́јде до́ма. Бра́јки ше́а́ве уф-ти́ă вре́јките, флизе́л уф-ăдна́та вре́јка о́н, Лу́:то. Не-гу-зна́:т о́ти уф-вре́јкăта-ј фле́зăн, не́го гу-зна́:т нă-ко́јсте* [ПД,-163] – во извадокот среќаваме 2 граматички посебности: употреба на перфективен презент: **ги-уста́ве ко́јсте нă-по́:л'то, до́јде до́ма** и употреба на адверсативниот сврзник **него** наместо 'туку': **не-гу-зна́:т о́ти уф-вре́јкăта-ј фле́зăн, не́го гу-зна́:т нă-ко́јсте**; Малецки во Солунско ја запишал редуцираната форма: **по́ли** [MSs,86].

**полегна** pf 'легна за кратко време' ~ *и как кинисаха, хождаха на пăнтјут. На едно место беха седнали да починат. Момата полегна на неговото колено, да поспие* [V,PM,192]; ~ *го́рọ-ли, го́рọ зиле́нọ, еј-зиле́нọ, еј-зиле́нọ,[ и́мạш-ли с'а́нкạ дибе́лạ, еј-дибе́лạ, еј-дибе́лạ,[ дạ-си-пọле́гнạм ста́дọтọ, еј-ста́дọтọ, еј-ста́дọтọ* [ЛС(К),130-131]; ~ *мајка му му рече: "Ил'у сину, тој занаат останалу от башта ти, ти да го не зафатиш!" Он мајка не послуша; стана другио ден па отишел на полету да лови. Пак лов не добил и седнал одол една вăрба под сенката; полегнал да поспие* [V,PM,170] – среќаваме посебност во збороредот: меѓу кратката зам. форма и глаголот е вметната негацијата: **ти да го не зафатиш!**

**полека** (и: **пулека**) adv 'бавно' ~ *пулека си терај, лудо,[ твоја брза којна,[ да не ми настăпиш, лудо,[ меснати ми пети,[ меснати ми пети, лудо,[ на бајна бајнани* [ТГ,157]; ~ *пулека си терај, лудо,[ твоја брза којна,[ да не ми настăпиш, лудо,[ меснати ми пети,[ меснати ми пети, лудо,[ на бајна бајнани* [ТГ,157];

**полека-лека** adv 'бавно, постепено' ~ *ка вика, вика – нито Хасан, ниту Хасаница, и јаз полека-лека си носих мојте овци* [МС(В),93]; ~ *от калугера кату си научила, дека си нахожда неин л'убовник ... полека-лека отишла на онова грат, сос цар'ут дослук фатили* [V,PM,192]; ~ *един ден и трите самовили ја беха оставили момата сама тамо в дупките, пак те отидоха да уловјат друго некој по пресно лов. Тогас момата ... побегна оттамо. Полека-лека отиде на мајчинии бунари; беши станала веки кату иѓупка* [V,PM,195].

**поле́ка-поле́ка** adv 'бавно, многу бавно' ~ *и Бо́г даде́, прининха́ мăра жена́та му и поле́ка-поле́ка оздрав'а́ла* [V,P-M,20]; ~ *сă-ка́чфа то́, дрắсе. Туга́j иднă-ме́чка гре́де удна́ка. Кри́вјут кă-ви́жва ме́чката, тắн-гắн, тắн-гắн, пуле́ка-пуле́ка у-инă-кăпи́на сă-пикну́ва сле́пјут шо́ зна́? Дрắсе* [ДК,136]; ~ *Тва́ д'а́ти ọтива́јќи се́днạл, л'а́тно вр'а́ми биլо́, пọд-една́ го́рница, ви́ка: "шọ-не́-г-ọтво́рạ то́-пи́смо а́с". Дете́тọ. Ва́ди мọли́вọ и-се́ạ нạ-пли́кọ, пọле́кạ, пọле́кạ, гọ ọтво́рел. И-пи́ши о́ти тва́ д'а́ти дạ-си-пọгу́би. Он-гạ-ки́ни тва́ и-пи́ши нạ-же́нạ-му: "Ква́-ќи-до́јди тва́ д'а́ти... дạ-гạ-да́јш по́млạдạтạ ќе́ркạ"* [ЛС(К),109]; ~ *сă разгăрди и му кажа нишаните; напкун а свăли по-*

*лека, полека, си га бацува, си га помажи с рӑка* [MC(B),98]; ~ *р'éч'и: "jác за ѝзл'а!" гу врӑзаха сӑс иднá хóртума, гу пýснаха пулéка, пулéка дóл* [MS,t,86]; ~ *нӑ-лисѝцӑта ѝ-сӑ-прӑјӑдéли рѝби. Лигнáла нӑ-ӑдѝн дрýм и сӑ-чинáла сáнким ӳмрӑна... и éт-ти адѝн мӑтрӑпáс нӑ-кóла нӑ-тувáрна сус-рѝби вӑрве... А-зéл лисѝцта, а-фӑрлѝл нӑ-кóлта ... Лисѝцта пулéка, пулéка лӑзéјќи дујдéла ду-адѝн кóш сус-рѝби и ӑднá пу-ӑднá сѝте рѝби ги-фӑрлѝла* [ВК(Пат),285]; ~ *и пулéк, пулéк си нарáстуха; д'ӑ̑т'ату... с'é на ж'др'ӑ̑-пч'ӑту, утѝва, гу хрáни* [MS,t,31]; ~ *пулéк, пулéк си дóјди и тóј думá; дур да си пóј тóј думá, цáр'у си бѝш'и уч'éл пóнапр'ӑ̑т* [MS,t,35]; ~ *и трӑ̑гнаха пулéк, пулéк, си дóха на Алéксандра на прутéвусáта* [MS,t,60]; ~ *пулéк, пулéк мáјка м'ạ нарáсти, м'ạ пýсна и на ш'кулóту* [MS,t,87].

**пóлéпа** adj 'комп. од лепа (= убава)' ~ *ама имáше ину-глидáло и сӑ-пулéше нӑ-глидáлто и упѝтфаше: "Глидáло, мѝло глидáло, у-мéне пóлéпа кóј ѝма?"* [ДК,144] – во контекстот имаме уште еден пример за присуството на архаична лексика во овие периферни говори, сп.: **леп** 'убав'.

**пóлес** m 'посета, контакт со личност што носи среќа (или обратно) во одредени празнични денови', в. **пулазе** ~ *нѝӑ ѝмме упрӑдéл'ӑни дéнуве, нӑ то· дéн сӑбáјле кóј ки ти дó·, то· тӑ пулизѝл: кӑкóф беркéт к-ѝмиш, шо к-ѝмиш дóма. Пóлес сӑ вѝке то·. Тиӑ дéнуве сӑ: Свѝти Рáнгел и ...* [ПД(132)]; ~ *нӑ-Вӑрвáра áк-тӑ пулéзе (дóма áко ти дóјде) нéкуј áрин чувéк, шó ѝма áрин пóлис, цéла гудѝна ќи-ти-вӑ̑рве лéсно рӑбóтта и нӑ-тéбе и уф-кӑ̑шти;* или: *áк-тӑ-стрéте нӑ-сӑбáјле, кá-óјш нӑ-óрне, прӑ̑ф нӑ-пӑ̑то, нéкуј шó ѝма áрна дýша, шó мо-ј áрин пóлизо, нѝшто нéма дӑ-т-сӑ-слýче лóшо. Сѐ áрничко ќи-ти-вӑ̑рве рӑбóтта, ус-лéсничко ќи-сј-а-свӑ̑ршиш* [ПК,2(87)]; и: **полуз** – сп. обичај: жената пред да почне да ткае треба да се прекрсти и да каже: *"Боже пуможи! Сус леко да родум!"* (раѓањето се однесува на успешна работа при ткаењето), сепак треба да ѝ помогне некоја жена или дете шти има *лека рӑка и лек полуз* [ТГ,363]; **полузут** особено е важен во живинарството, имено на празникот **Св. Варвара,** ако гостинот што прв ќе дојде е со **лек полуз,** кокошките ќе сневат многу јајца, и ќе изведат многу пилиња, ако пак не е *сус добар полуз,* кокошките преку цела година, нема да *сневат,* односно ќе *сневат* малу јајца. За таквиот човек се кажува дека има *лош полуз* [ТГ401]; в. **полизиа.**

**пóлéсно** adv 'кога нешто се врши со помалку напори' ~ *удѝл, удѝл, видéл адно крѝво мýле, пáсе, нӑ-пӑ̑дин, крѝво... "Е, рéкӑл, тéбе бáш сја· кá сум углáдéл, тéбе нéма дӑ-ти-прóстум". "Е, рéкӑл, ѝм, рéкӑл, нӑ-нóјсте еднѝ цилизѝна, ѝскар-иј пӑ, нáпкум, пóлéсно дӑ-мӑ-јáдиш* [ПК,2(224)].

**полечка** adv 'бавно', в. **полека** ~ *рекал: "Шта ти каза, ама на никој да ни кажјӑш, чи, ако кажјӑш, ни ште вејке ражда алтанјӑ". И хи казал полечка: "От змијӑ је, жено!" Тја рукнала јачо: "От змијӑ ли је, мӑжјо?"* [V,PM,283].

**полизѝа** f 'среќа или несреќа што ќе ја донесе тој што прв ќе дојде дома на празникот Св. Варвара' ~ *нӑ Вaрвáра сáкум Шѝл'ка дӑ мӑ пулéзе, óт ѝма лéсна пọлизѝа*

[ПК,2(166)]; в. **полес**.

**по́лиму** n 'војна, војска'~ *"ја́с до́х са̌с по́лиму ту́ка, н'е́ма л'а́п да в'е́ними?"* [MS,t,59]; сп. **мурабе́**.

**политика** f **1.**'итрина'; **2.** изр. **стори (чини) политика** (= омилостиви некого) ~ *пак повтор гу викнал; тогај стана момчету, отиде на царјут, му са поклони дур от земјата, и царјут му стори една политика, знаете, хем му стори место, и седнал при царјут* [V,PM,191] – проширена употреба на предлогот **от** наместо 'до': **му са поклони дур от земјата;** ~ *дошла нетре невестата, фатила и она да му вели на Марин: "добре дојди, господине, здраво живо дома тајфата?" – и да му донесе благото ракиа спра̌ти адето, и пак го спрати дур вунка. Така и на сите траговци, да речеми, чинишш политика* [V,P-M,164].

**Политов хану** – еден од многуте анови во Солун во кои отседнувале македонските кирации и арабаџии во минатото, кога не постоела граница [ТГ,424].

**поли́ција** f 'државна служба (вооружена) задолжена да се грижи за безбедноста' ~ *и-о́н зе́л, пре́д дани-ка́жи о́ти-са бра́т'а, зе́л ча́ша зла́тна, и-пари́ти и-ча́шата зла́тна га-ста́ил уф-чува́ло. И ти́а, кве́ си-та̌ргнали, си-о́дат се́га и-о́дма пра́шта по-ни́ф поли́ција* [ЛС(К),113]; ~ *са ти ки-пи́тиш, ки-са́киш, ќ-о́јш уф-Ло́ндун... Ќ-о́јш уф-Ло́ндун, та́м англи́скио кра́л и́ма де́те уф-ко́жа за̌ви́но. Ти ќ-о́диш та́м, ки-са̌-ра̌зва̌ртиш укул-па̌ла́то, ки-ви́киш: о, о до́ктур, о, о до́ктур. К-излéзе пули́цијата да̌-та̌-пуви́ке, ти́ ра̌че́, да̌-не́ са̌-упла́шиш* [ПД-,147]; ~ *па́ о́де, не́куј ада̌м* (чекор) *фа̌рл'у́ве, па́ ви́ке. О-чују́ве пули́цијǎта. Оот, му-ка̌жу́ва̌т на̌-ца́ро. Муве́л'а̌т: "Чисти́ти ца́ро, ту́ка̌ еди́н до́ктор на̌-па̌то ви́ке, но́ф до́ктор"* [ПД,148].

**поличин** adj, компаратив од 'личен' (убав) ~ *јас ки си са̌дам, дивојче,[ јас ки си са̌дам на моми,[ ти ки си са̌диш, дивојче,[ ти ки си са̌диш на ергејне,[ поличните ми момички,[ на полоши ми момчијна,[ полоште ми ергејне,[ на поличнш ми момички* [ТГ,101]; ~ *ти́а бра́ка ути́шле на̌-гурбе́т и си-уста̌ви́ле же́јнте са́ми. То́лку вре́ме ти́а ита̌рвите не́-а̌ са̌ка́ле та́а по́ма̌ле́чка̌таниве́ста. По́ли́чна би́ла. И се́а ка̌-да̌-а̌-за̌ги́на̌т? Му-ве́л'а̌т: "Ај да̌-та̌-пи́книме у-бо́чфа да̌-а̌-чи́ш"* [ВК(Рак),324].

**полк*** m 'голема воена формација' ~ *по́сле заги́на тва́ те́па̌не, тва́ пл'а́чкине, са̌-тури́ ре́т. Ама ска̌ра́асе Буга́рто ус-Га̌рците за-Со́лун. Стипа́а-се та́м. Пучна́а вујна́. Буга́рска во́јска не́мше, сла́бо на̌-Со́лун, да́л' и́мше адна диви́за, не́мше ајн-две по́лка* [ПК2(218)]; ~ *И ф-то́ вре́ме ади́н по́лк има́л ка̌м Петри́ч во́јска, не́ би́ла на̌-фро́нто, о́на дује́, да̌ укупи́ре уд-Мо́кра̌не па̌-за̌-Но́во Се́ло, дапра̌се́че Стру́мичко По́ле, да̌-за́пре ма́лко га̌рчка̌та во́јска* [ПК,2(222)].

**полка** f 'вид танц што се играл во аристократските кругови, односно на нивните приеми' ~ *пра́во ко́га вле́гла, а̌-ви́ша̌л ца́руво си́н ка́ко и́гра̌ла. Ле́ле, пулу́да̌л пу-не́а уд-ме́ра̌к и суне́а да и́гра. А-фа́та̌л, и́гра по́лка су не́а. Це́ла но́ш-е су-не́а* [ДК,120].

**половина*** f 'средина' ~ *една змија ка се пушти да ми хапни, като вратот ми дебела; току да ми хапни и един орел са̌ пушти и га фана за половината* [МС(В),95]; в. **пул(у)ви́н**.

**половина-умрент** adj 'полумртов' ~ *детету, кату чу така от старио, млогу си оплаши и падна на земјата кату половина-умрент* [V,PM,33]; и: **половѝн умрéн** ~ *гу фăрли морéту на сухо... от стрáх са и менѝл, са чини кату половѝн умрéн* [V,PM,8].

**положи** pf 'стави нешто некаде' ~ *дојдé стáрата самовѝла, га најдé умрјáна, млóго га пожалѝ и нé сáкаши да га зарѝи, л'у направѝ едѝн сандăк от злáто, га кладе нéтри áф сандăко, га закарá нá врăх едná чéшма, гá положѝ, тáмо га оставѝ* [V,PM,133]; ~ *кату ги положѝха алтăните нéтри áф едná удајá, му вéли на барлѝвоју: "ѝди да зéмиш от пóпот кѝлото, да ги мéрими алтăните, амá да му кáжиш, ча ки мéрими прóсо!"* [V,PM,125]; ~ *му вéли нá дјáтето: "ѝди да му кáжиш на џáрјут, чéтри óки брáшно чѝсту сáм дá гу цéи, нéговата царѝца да гу мјáси, едѝн л'ап да гу чѝни, и пáк тóјнака сáм да гу полóжи на пеш-тјá"* [V,PM,122]; ~ *ламјата си зарадувала и фати да готви секакви манџи за јадени; изготвила сичку, поло- жи трапеза, тури манџите* [V,PM,103].

**пóлóш*** adj **1.** компаратив од 'лош' ~ *и áјде испаднáа кумѝтто слубóд-ни, пучнáа дă-кóл'ăт Тýрци, дă-фáкăт Тýрци. Сăрдѝсат сéлто, тѝă шó-сă пó-ајл'акчѝј нéкуј, óт гу-сăрдѝсăт тýрцкуто сéло, ќо-збéрăт нă-џăмѝта: "Дáј-ти пéт лѝри". А па нéкуј шó-ј бил пóлóш гу-вăрѕăт* [ПК,2(217)]; **2.** 'неубав' ~ *јас ки си сăдам, дивојче,[ јас ки си сăдам на моми,[ ти ки си сăдиш, дивојче,[ ти ки си сăдиш на ергејне,[ поличните ми момич-ки,[ на полоши ми момчијна,[ полоште ми ергејне,[ на полични ми момички* [ТГ,101].

**пóлóшо** adv 'компаратив од **лошо**' ~ *па нáпкунта гу наóги Исус уф И..., да му рéкал: Ето сą лекувá; да не си грéшиш вѝки, да нé ти сą нáјди пóлóшо* [MV(K),256]; ~ *па идná жéна имáла бóлка да крăф му течéла дванáдесет гудѝни, и нóгу сă мăчѝ ут нóгу лекáри, и му давáла сăто имáнјо шо имáла, и нѝшто силимéт нé а видéла, тукý на пóлóшо му сă чинѝла* [MV(K),324].

**пóлук** m '*расѝпану ицé* врз кое лежи кокошката кога се спрема да снесе јајце' (така запишал Малецки во Солунско [MS,t,86]), споменатава специфичност "расипану" не е докрај точна, бидејќи пологот е јајце што се остава во гнездото, независно дали е расипано, т.е. во првиот период, кога е пресно, тоа не е расипано, а сепак е **пóлук,** дури по извесно време, од стоење ќе биде *расѝпану*; сп.: тоа се остава во гнездото за да ја подмамува кокошката [ПК,2(92)].

**полумăртв** adj 'кога некој се наоѓа меѓу живот и смрт' ~ *момата и ужувјала, и на татка ѝ жива га закараа. Татко ѝ, от далеку как га види, от радост полумăртв са чини и от мăра час сетника дојде на себе си* [V,PM,64]; ~ *тојнака, как га виде, така шо плачаши, га вели: "што плачеш, мори, така сос едно грозно погледани?" Тјанака заедноч от страх кату полумăртва си чини. Пак тојнака га вели: "куни си, ... да сечиш от таја мрăша една парча месу, да туриш да изготвиш"* [V,PM,63]; в. **половина умрент.**

**полýнош(т)** adv 'средина на ноќта' ~ *но фториу вечир трапезата по-мăра манџи имаши, и две кандила*

*горјаха. И пак на полуношт дојде оно стар от вăнка, пак така му рече, кату на прăмниo вечер, сиреч "хил'ада умреха, хил'ада и един са родиха. Блазе ги ониа, што са родиха, и тешко на ониа, што умрјаха!"* [V,PM,84]; ~ *óна зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхират да чека. Токмо у-полунош палхи́рăт фати́ да-трóпка, и мóмата дијнá јатагáнăт и застанá прáфцом* [ВЛ(Aj),338]; ~ *навечерóт најгул'áмата сéстра сиднá узат у-палхи́рăт дабрáни. Около полу́нош а-фати́ др'ắмка и заспá. Али Гóспот дадé, даонó вéчăр ни-дојдóха хармúјто* [ВЛ(Aj),338]; – во приказна од Серско, запишана кон крајот на 19. век (1891) регистрирано е присуството на адверсативниот сврзник али: **а-фати́ др'ắмка и заспá. Али Гóспот дадé, да-онó вéчăр ни-дојдóха хармúјто;** и: **пулу́нуш** ~ *Ти́ испăднáле, гáздите, и-о-прăимáле нăгóсте. Та вéчăр óни пă ки-прăвúле пăржéшка, имáле рóдăно дéте, жéнцко. Тăмáм сă-чинáло пулу́нуш дујдéле нăрéчниците и пучнáле дạкạжу́вạт. Пăрвạта рạчéла: "Е, дéј жúва и здрáва..."* [ПД(151)]; ~ *ќóдăме уф-нă-цáро двọро ки-óрăме, шо-úма жúво сắто ки-изóрăме. Каки-вúдăт тăквó чу́до, оти нú óрăме, сúте ки-испáднăт, ки-испáдне и цáрскăта мóма. Уддéле нă-пулу́нуш, ка-зéле живóтните, ка урáле, кадрубúле, ка урáле, ама нúкуј неиспăднáл, бúле лéгнăни* [ПД,154].

**полупашник** (и: **кускун**) m 'парче дрво што со две јаженца е прицврстено за задниот дел од самарот и се наместува под опашката на коњот, со цел да не дозволи самарот да се лизне напред кога оди по удолница' [ТГ,420].

**по́лцки*** adj 'нешто што се однесува на **поле**' ~ *ми-кăквó бúше? Нú плăнúнцкọ, нú пóлцкọ бúше сéлто Штéмница. Тăкá бúше кути-дóјдăно, нúвите му бúа кути нă-ритчúна тăкá, áма сă-рăбóтаа. Тумбáрки, тумбáрки сè* [ВК(Шт),288].

**полцки изикј*** m 'говорот (дијалектот) на полските села во Пазарско' ~ *селту Илицијву... носă вăрдарцки пăртал, амă гу лафăт полцкјут изикј* [МЕ(Р),81].

**пол'ка** f 'модерна 'женска блуза' ~ *пол'ка сус буфки* (украсни туфки) *и тантели* (чипка) [ТГ,136]; кај Будишевска (од Воденско): **пóл'кă** 'женска облека, нешто пократка од "**скурдел-от**" [BV,134].

**пол'уби*** pf 'засака (повеќе)' ~ *завчас повелила да ги убијăт, а тја сă указала, чи му је жената. После повелила и нăзи кăштă, барабар с кладнецо, да изгорет и да направет сарајă, в котри седјали с мăжо си и сă пол'убили и миловали от понапрез* [V,PM,283].

**помажи** pf **1.**'помилува' ~ *сă разгăрди и му кажа нишаните; напкун а свăли полека, полека, си га бацува, си га помажи с рăка* [МС(В),98]; **2.** изр. **сичките порти ги помаза** (= даде пари или сл. на оние од кои зависи дали ќе се заврши некоја работа, т.е. изврши поткуп) ~ *и сичките порти га помаза, и така сетни искара от конаќут владички пусула за да са венчај, отиде попови викна, отиде и на куумциовите порти чука* [V,PM,70].

**по́мạле́чук*** adj, в. **пóмалук** ~ *тúа брáка утúшле нă-гурбéт и си-устăвúле жéјнте сáми. Тóлку врéме тúа итăрвите нé-ă сăкáле тáа пóмăлéчкăта нивéста. Пóлúчна бúла* [ДК,150]; и: **пу́мăлéчук** ~ *па, úма умирáчка, ăку зéјнăм ду-у́тре, друјќдéн, дạ-у́мрăм, кăту-Суфúјка кáк*

*не-а-видéк, и ни су-тéп не-ќи-са-вúјме. Јá, Мúци, устăрéл, уд-мéн три-гудúни пýмăлéчук* [БМ(Стр),203].

**пóмáлко** adv, в. **помалцă** ~ *сăдăмдăсé-усумдăсé кăшти христијáне и двă-трúјсе кăшти, тăкá нéшто, Тýрци, сéдăм-óсум кăшти Ѓýпци úмше. Сúч-ко úмше укул-стó двă-тринáјсе кăш-ти. Нéкоо кăшта мóж-д-úмше кăýр-то пóвиќе, нéкоо Тýрцте пóмáлко, áма тýка-ј* (станува збор за с. Штемница, Кукушко) [ПК,2(Шт–246)].

**пóмалук** adj 'помлад' ~ *"јас за пóда у касабáта, за нáјда идúн пó-малук граматúк ут м'éн'ạ!"* [MS,-t,68].

**помалцă** adv 'помалку' ~ *најповикјă ут ветăрут на југ; мигју них сă нăогјăт негјдин повичкјă негјдин помалцă длăбоки долиштă* [МЕ(Р),79].

**помамица** f 'измама, итрина' [MS,s,86].

**помачи (си)** pf 'поднесе напори (физички или психички),' ~ *така ке-манециата, кату си помачи мло-го да гу стори н'амојут да от-говори, та не можа, и царјут му зема главата на кеманециата* [V,PM,192].

**помилóва** pf, в. **помилува** ~ *излезé и самá Чингú-дилибéја, сáкаши дá гу изјáди, áма пáк гу помилóва и му речé: "áди úди си тúнака, и јáзе ки дóјдам!" Он киниса да úди; тјáнака си зéма сúчките рéнгови и по-нáпрет от нéгу отúде* [V,PM,143].

**помилува** pf **1.**'сожали (и помогне)' ~ *му вéли: "зашто, мăжу, да не кáжа... јазе казах на сичко селу, ча цáр'ут на помилува, зашто бех-ми сиромаси"* [V,PM,32]; ~ *кату виде жената му, ча тојнака убогатил млогу, фатила да гу јаде кату червие дăрвоту, да кажи на неа, как чинил тојнака, та толку Господ гу помилува* [V,PM,81]; ~ *Исус гуворú, да ричé: Нé сạм дујдéн за дрýго нúшто, тýку пу óфцити загубéни на Из...-цка зéмн'а. Жéната ка дујдéла, му са пуклạнú на нéгу, да вил'áла: Афéндо, помúлуј ми* [MV(K),272]; ~ *на тóа врéми, удéки Исус пу пăтут, óдиа пу нéгу двé мúна слéпи шо викáле, ем вел'áле: Давúдуво Сúн, помúлуј нáс. Ка флизé уф кýќата, дујдéа кри нéго тúи слéпити* [MV(K)-266]; **2.** 'погали (со рака)' ~ *А пă тáа сéстра-му зал'убúла-се сăс-нéкуј Арáпин. Ама тúă кучúнта нă-Арáпино ќо-изéт. Рéкăл: "Ќо-излăјш брáт-ти дă-ти-ј-дукáре кутрúнта дóма, ќи-ј-вăрsиш тú, áс ќ-óм, ќо-зăкóл'ум нéго". Тáа нă-уфчáро, нă-брáто му-рéкла: "áс сáкум тúа кутрúнта дă-ј-дукáриш, ди-ј-пумилýм мáлко"* [ПК,2(228)].

**помин** m 'начин на живот (поставеност во семејството и во општеството)' ~ *кáк ин éј пóминут?* (= во какви околности живее) [ПК(Гăр)]; ~ *кузум, браче Ристо, ного ти са мол'ам:[ клајне да му чиниш,[ мăчин помин пуминувум,[ ни на леб сум ни на вода; [ куќа празна растурена;[ нема никуј кој да пите,[ жива ли сум ил умрена* [ТГ,265]; ~ *си-нéмăт пóмин ус-мăжо; úч не нè-ј áрин пóминут, зăтóо сме сирумáси* [ПК,2(87)]; ~ *ма насăрчи да зем да написам сè шо можам да научам за селцкјут помин ув Постул* **[МЕ(Р),70];** – младите ако се имаат земено, т.е. ако стапиле во брак *сус мирак,* ако се сакале како *ерген и мома,* нивниот *помин* ќе биде добар, а ако бил *биз мирак, биз срце зимувајне,* тогаш се јавуваат недоразбирања, но по правило без обзир дали се сакале или не, штом *им пумине венич прако глава* (=

штом ќе се венчат), *легнуват на брашно* (се помируваат со ситуацијата) *и си гледат работа* [ТГ,192].

**помираклијă** adj 'со голема желба' ~ *достă ј дă видă чувек колку помирăклијă нă чифликјут му бил пустолцкјут бег* [МЕ(Р),85].

**помисли*** pf 'се присети' ~ *ве́чăрта, два-тро́ица били́ ловци́и, ко́лку били́, ви́кат: "Слу́шај, ка́ко мо́жи ни́а да-го-зе́мме дете́то, да-го-спа́сими, на́ли". И-по́мислили, ќе-ста́вими зас'а́да. Зас'а́да зна́иш шо ќи-се-ре́че: пуси́а* [ЛС(К),108].

**помит** m 'направа што служи како метла, на крајот има крпа, со неа се мете фурната во која се пече леб'; и: **по́ми [ЛС(К),95]**.

**по́мни*** impf 1.'памети, се сеќава' ~ *"по́мниш, кога́ зема́х една́ голе́ма кра́пова риба, е́ту она́ја ри́ба ги докара́ ти́а алтăни на на́с"* [V,РМ,19]; ~ *царјут, как гу виде така пожален, фати да му вели: "ади, зетју, немој имаш гајле! Тинака не помниш, каков татку имаши, ама сос твојта прокопиа за три или четри години си добил сос кила алтăни"* [V,РМ,51]; ~ *зима́х адна́ кру́ша сус-пра́вата рắка, сус де́сната де́. Аппа́х ут-та́а кру́шта, ка́ га гризна́х, така́ ту́ка ми-устана́. "Ајде, ви́ке еди́н'о, да-гу-пу́штум прă-ма́јка-мо, не́ка си и́де". – "Тăва́, ви́ке-ј у гуди́ни, а́к о-пу́штиме, то́о ќи-по́мне о́ти та́тку-мо ќи-г-уби́јме", ви́ке дру́г-јо·* [ПК,2(358)] – присуство на архаизмот **прав** 'десен': **сус-пра́вата рắка**; ~ *и царјут му вели: "јазе, синку, сам цар. Алтăну ти гу дадох за да ми помниш". Тојнака му вели: "што да ти помн'а, царју? Јазе сам гувидарски син, и пак да ме чини некој таков поклон и таков чест ке да му дадох една шенпа алтăни!"* [V,РМ,95] – во текстот кратката заменска форма за директен предмет **ме**, се јавува во функција на дативен предмет: **да ме чини таков поклон** (место: 'да ми чини...'), тоа е еден од многуте примери во кои заменските форми за прав и за неправ предмет се мешаат (за ова в. во граматичкиот дел); ~ *да си отво́риш о́чите, сос ум да си врати́ш, зашто́ са́кам мојто и́ме пак да рабо́ти, да си по́мни мојта хубави́на* [V,РМ,7]; и: **памне** ~ *а́с не́ зна́м ни́што, ба́·пта сѐ па́мне, о́на сѐ зна́а* [ПК(Грам)]; односно: **пуме́те*** ~ *пе́сни, при́кăжни́ци; А-а, бре си́но, ми-тăкну́ве, а тка́ са́ма ка́к се́днум, ка́к-сă-зду́мум. Туга́ј ќи-пуме́тум, ќи-м-и́де на-акắл и у́мрини и живи, сѐ-ќ м-и́де н-акắл* [ПК,2(253)]; ~ *не́ пуме́тум то́лко си́но* (информаторот се обраќа со "сино" кон истражувачот, во конкретниот случај кон авторот) ~ *Ту́рско има́не би́ше* (се однесува на селото **Плани́нца**, што се наоѓа на север од Кукуш), *ни́а не́мăхме ни́ви, има́не. Имише тăкви́ уфча́ре, уфчăри́шча, о́фци си-па́саа, о́фци си-гле́даа, ти́ă би́а, дру́ги не́мише. Имише тăка́ пу-не́кuj, тăка́ по́-буга́ти кắшти, с-и́маа, бу́бички си-ра́наа* (се однесува на: свилена буба) [ПК,2(250)]; **2.** 'споменува' ~ *му вели: "ох, дјадо, си фатил да ме питаш за Господински работи. За нес работи Господ знаи. Јаз што знам!" Тогас дјадото, кату го виде ... чја Богово имја помни, му рече:...* [V,РМ,179].

**по-многу** adv 'повеќе' ~ *тој ми велише, да не јадам лук, зашто ки ми бол'ат по-многу очите* **[МС(В),**77].

**помога*** impf 'пружа помош' ~ *риче на неговата л'уба: "пăрва л'убо, от дека сакаш да помогаш, зашто ми се додеја"* **[МС(В)**,97]; в. пумаге.

**помогне*** pf, в. **пуможе** **1.**'земе учество во нешто (со работа, со пари и сл.) за да му олесни на другиот' ~ *Госпот ми помóгна, добúх не сáмо тáја стóка, што úмам тука но и двáјси гимúа* [V,PM,16]; ~ *л'у ти са мол'а, пусни балдузата ми да им помогни мăра да битисат* [V,PM,62]; ~ *и кога ки ти дојди некоја газа на главата ти, да го туриш перото на вогино, и ниа на тебика можими да ти помогними ништу* [V,PM,96]; ~ *рече: "ајде, вујчо, да направам и за мен хазăр един кон, да дојдам да ти помогнам"* [МС(В),97]; и: **пумóгне** ~ *кá глéјш кá сă-мắче чувéк, дýшта дă-т сă-скúне, áма шо мóјш кá нé мóјш дă-пумóгниш* [ПК,2(160)]; ~ *идну-врéме си дóе, жéнта а нáе су-идну-чýжцо чóек. Сă-спýшти тó нă-мéне. Жéнта áнди дă-пумóгне нă-мéне, пумóгна нă-тó приăтéл'ут. И кýчито кă-бéше, сă-спýшти, дáп – гу-фáти приăтéл'ут* [ДК,127]; ~ *нéкуј шо нé сă-л'ýте, нé сă-кáре ус-нúкуј, нé зăвúдуве, сáке дă му пумóгне нă-чувéк...*; ~ *пумóгни-си сáм, тą и гóспо дă-т пумóгне, рăбóт-си, мắч-се, пичáли* [ПК,2(190)]; **2.** изр.: **му вели: "поможи Бог, побратими"** и он: "дај Бог добро" [V,PM,223] – поздрав.

**помош** (и: **пóмуш**) f **1.**'тоа што се дава (односно прави) за да му се помогне на другиот' ~ *уд-нéго нéјкум пóмуш от нóго нăвéле. Ќи-т нăпрáве нéкаа дубрúна стó пăти ќи-т ја нăвéле* [ПК,2(183)]; ~ *пăсéјки óфци нéкуј дéн éдна кăпúна сă-зăпăлúла, гулéм óгин испăднáл ут-тáм. А-тáм имáло-пă éдна змúь. Змúта пучнáла, кá фăтúл óгино дă-гóре, дă-пúске, пóмуш бăркáла* [ПД,152]; ~ *един уфчáр си-и-пáсил óфците. Нą-пладнúнта си-ј-заплăднувáл пут-иднą-дăрвúче, си-лигнáл. Две гáврăјне зéле дą-му-пéјăт нą-глáвăта. Е, чýл иден-глáс: "Пóмуш, пóмуш"* [БМ(Зб),199]; ~ *напкун как чу селото, тăрчаха на помушт кое с дăрво, кое как са најде* **[МС(В)**,74]; **2.** 'подршка' (во случајот од Бога) ~ *и мајка му му рече: "... иди, сино, и меника да не ми заборавиш, ча тебика ти имам веки помошник за сичку!" И така пепел'арув син сос мајчините му молитви и сос господинска помош киниса, отиде на чуздина да работи* [V,PM,48]; — сп. обичај: на вториот ден од *Бужиќ* роднините се посетуваат за да си честитаат. Домаќинот ќе го земе *паурчето* со ракија и ќе наздрави: "*Дубре дујдете! Ка је арно Госпуд да даде; динешин ден за ув ного гудини. Госпуд да даде бириќет и касмет; дедо Бужиќ да ни је на помош, и Св. Вашил' сус здраве да прачекме; Нова Гудина ајарлија да ни биде и Госпуд некуја управија да даде!... Здра ми си!" – Сите одговарат: "Спулај ми ти! – Амин!"* – за средниот ден *уд Вилигдин* во Гевгелиско е забележан следниот навик: постарите луѓе ќе се соберат пред вратата од црквата и тука ќе лицитираат за црквенските икони и крстови; откако попот ќе испее: *Христос воскресе*, клисарот ќе го подигне крстот високо, сите да го видат и ќе викне: "*Који има мирак да гу купе? Госпуд ки му даде ного касмет и бирикет, здраве и живот!*", пр. "*Н.Н. за Божји крст даве две кутли чиница*". Така се

лицитира и кој ќе даде повеќе нему крстот ќе му го предаде клисарот зборувајќи: “*Нека ти је ајарлија и на помуш!*”. Има селани кои секоја година “го купуваат” истиот светец: *Гошувчуве* – Св. Васил, *Маркувци* – Св. Лазар, *Попувци* – Св. Параскева итн. [ТГ,61]; од истава регија (Гевгелиско) и од истиот автор (Тановиќ) е регистрирана и фонетската варијанта **помоќ**, сп. дел од вечерната молитва: “*Свита Бугуројцо и Свита Нидел'о, на помоќ да ни бидиш, уд лоши работи да на чувиш! Свита Бугуројцо и Свита Варваро, на вас ви са мол'ум, уф ваши рăци душита си ја давум*” [ТГ,306]; кај Малецки: **по́муш'** [MS,s,86].

**помошник** m 1.'тој што помага при вршење на некоја работа' ~ *му вели така: “ах синку, тинака сос това занајат млогу мăка ке да теглиш, туку... Господ да ти е помошник за сичку!”* [V,PM,41]; **2.** 'тој што е втор човек во одредена хиерархија, заменик' ~ “*мале, јазе ке да идам на чуздина да работам, за да си чинам човек и да зема малку ихтибар, ча, аку седам тука, сè пепеларјув син ке да ми викат”. И мајка му му рече: “... иди, сино, и меника да не ми заборавиш, ча тебика ти имам веки помошник за сичку!*” [V,PM,48]; од Солунско: **по́муш'ник** [MS,s,86]; в. **пумага́ч'ин**.

**помразни*** pf 'настине, измрзне' ~ *нивјастата му отишла на Костадиновата кашта, на Костадинова мајка вели: “варај мајко, миличка бабо, дали ми сакаш тоа вечер на тебе госка да бида, ча имам тузи малко дете без пл'ани, да не гу помразна вăнка?”* [V,PM,228].

**по́мрăва** adv 'помалку' ~ *и на́з гуди́на сăфт'е́ сăфт'е́ за дад'е́ по́мрăва гро́здинци* [MS,t,4].

**по́нависóку** adv 'погоре' ~ *гу з'е́ј тупу́зу, гу ме́тна на висóку óш'ти по́на-висóку* [MS,t,52].

**по́навăнк** adv 'понадвор' ~ *гу ту́рнуват т'ем'е́л'у, гу зва́ж'дат по́навăнк, ги фăрл'ат гринди́т'ạ удгóр'ạ, гл'е́дат – пак ку́ндури и́дат* [MS,t,45]; ~ “*ути́дух на перивóл'у за да субе́ра смóкфи и там ви́д'ạх инó пи́л'ạ маламóсану и р'е́кух да гу фа́т'а и тóј пуб'ăгна по́навăнк*” [MS,t,45].

**по́нагóр'ạ** adv 'на повисоко место, погоре' ~ *ви́д'ạ инó пи́л'ạ ху́баву, али́с маламóсану; трăч'и́ за да гу фа́ти, пи́л'ạту скóкнува, ути́ва по́нагóр'ạ* [MS,t,45]; ~ *момите... му вел'ат: “варај јуначе, как си дошел тука? не ти е страх от ламјата? Ча мајка и по-нагори ја не виде, дека палиши хурната, за тебе жив да ти испечи*” [V,PM,220] – во контекстот имаме редослед несоодветен на нормативниот исказ: глаголот и кратката зам. форма се разделени со негацијата: **по-нагори ја не виде;** ~ *и гражданите послушаха на старојут човек, отвориха портата; ету и това ђате, што вел'ахми понагори, промина, гу фатиха, гу сториха цар* [V,PM,231]; ~ *по́нагóри ути́духа, на́јдуха иди́н ста́р сăс бра́да, ра́бут'ăш'и на таба́кш'илу́ку* [MS-t,40]; ~ *и гу уста́ви н'е́г у нóс р'е́нт, ш'ту л'а́таш'и, сă пука́ци тóј по́нагóр'ạ* [MS,t,58] – сп. остаток од назализмот, односно од малата носовка: **гу уста́ви н'е́г у нóс р'е́нт**; в. **по́нăгóрце**.

**по́надламбóку** adv 'на пониско место' ~ *и гу ѕи́гна на ра́муту и сăс куш'и́ја гу зан'е́си и гу фарли́ по́надламбóку и сă-вăрна да си ути́ди, да си ве́зми ли́рата* [MS,t,70].

**по́надӑ̆ле́ко** adv, opp. на 'поблизу' ~ *то́гӑ̆ј ма́јорут: "Пу́шти-ј бре, ку́че кра́стӑву, л'ў́јту..." То́гӑ̆ј му ве́л'ӑм ја́с на-то́ друга́рин-ми: "Ајде, Ге́ли, по́бӑ̆рзо, чико́рте и по́надӑле́ко да-ста́пнимӑ* (пишува: скапнимӑ?), *не́-са-зна́е шо́ ќи-на-на́е удѕа́дин, да-н-му-ј паро́ла"* [БМ(В),195].

**по́надо́л** adv 'кон пониско место' ~ *стр'ӑ́днајут бра́т утӣва по́надо́л* [MS,t,80]; ~ *така сетне га здигна лудојут грендата на рамото, кату едно вратено гу носиши. Оттамо отидоха по-надол, најде един камин от воденица, му вели на умовитојут: "брате ја го и пресленот"* [V,PM,229]; ~ *то́јнака ка́ту останал та́му аф баиро при смо́квите, по́ на до́л ма́лку и́маши еди́н е́зер* [V,PM,28]; ~ *куга́ по́надо́л гл'е́да ина́ мрӑ́чува, иди́н занда́н' и гу пи́та пруфи́тис Јериму́јас: "на́с мрӑ́ч'ува ш'то-ји?" – "на́с-и ко́лаш'у"* [MS,t,60].

**понаир*** m 'голем собир на населението за некој празник, со веселби, свирки, панаѓур' ~ *кату трӑгнаха да подат на понаирот, Петку са запр'а на един орман, да си напраи лирата, да ја д'уздиса* [V,PM,196]; возможно дека е превид зашто еден ред погоре наоѓаме: **панаир**.

**по́на́ка** adv 'понатаму' ~ *уткӑ̆ршу́ва ину ко́мӑт, му-да́ва. Оде по́на́ка, па́ гу нӑо́жца. – "А, бре де́те, де́к ќ-о́јш?" – "Ќ-о́дӑм дӑ́-си-гу-па́лӑм кӑсме́тут", му ве́ле, де́цӑта гла́дни-ми-сӑ"* [ДК,126]; ~ *и уттаму, кӑди-по́л но́ш, а, нӑ-бига́јне. Оӑт нӑ-бига́јне. Та́му ко́га ти́шле, а́ма и́ма са́т, са́т и по́л пӑмпу́рут дӑ-до́е. И о́на, чу́пӑта, зӑспа́ла. Ти́а пу́сти па́ри, ти́а диса́гите, ќ-уста́нӑт по́на́ка* [ДК,132]; ~ *Ме́чкӑта фӑти́ дӑ-бе́га. И де́ка ќ-о́де? Пра́во у-кӑ-пи́нта. Кри́вјут ви́ка: "А бре, не́муј ту́ка не́-ӑ но́си, бре! По́на́ка о́ди!" Не́, та́а пу́ста та́му о́де* [ДК,136]; ~ *о́дӑт нӑ-кӑли́вӑта нӑ-пӑ́ндарут. Висо́ка кӑли́ва, су-ска́ла сӑ-кӑчфа́ја. Не́ма пӑ́ндӑр. И ти́а сӑ-ка́чфӑт нӑ-кӑли́вӑта, му-ӑ-зӑспу́вӑт. Гре́де пӑ́ндӑрут ину-вре́ме, сӑ-ка́чфа нӑ-ска́лта, ко́а пу́ле – две́ спи́јӑт узго́ре. И о́н му-ӑ-трӑгну́ва ска́лӑта, ӑ-фӑ́р-л'а по́на́ка и си о́де* [ВК(Тр),322]; ~ *и ве́ли на ни́х: Ела́јте пу ме́не, и ки ви чи́нам на ва́с рибба́ри на л'у́дите. И о́ни на то́а ча́с ско́ро еми́н (веднаш) си устави́ле гри́пот, ути́доа пу не́го. И ка́ си приглидна́ по́нака, а виде дру́зи две́ бра́тќа* [MV(K),263-264].

**по́нан'е́тр'а** adv 'во внатрешноста на нешто, повнатре' ~ *гу ту́рнуват т'ем'е́л'у, гу пра́в'ат по́нан'е́тр'а, ги кла́ват гринди́т'а удго́р'а – мло́гу длӑ́ги и́дат!* [MS,t,44]; ~ *му р'е́ч'и : "ут т'е́б'а по́напр'ӑ́т до́јди по́пут, ве́зми гу па́к да гу фарли́ш' по́нане́тр'а"* [MS,t,70]; ~ *тогас тој и клатнал хортомата, та гу пуснаха. Си завратја оттамо, отиде понанетре, најде четирисјси удаја.. тамо најде три моми прехубави, штото сос забите бесер точили* [V,PM,220].

**по́напр'ӑ́т** adv (компаратив од **напред**) – 1. 'порано' ~ *му р'е́ч'и: "ут т'е́б'а по́напр'ӑ́т до́јди по́пут, ве́зми гу па́к да гу фарли́ш' по́нане́тр'а"* [MS,t,70]; ~ *пуле́к, пуле́к си до́јди и то́ј дума́; дур да си по́ј то́ј дума́, ца́р'у си би́ш'и уч'е́л по́напр'ӑ́т* [MS,t,35]; ~ *по-напред да пијах вода не можах, да јадам хлеб; да јадах карпус, ми трӑпнуваха* [MC(B),76]; ~ *зет'ут киниса от три дни сетни и пак три дни понапрет отиде на цар'увите конаќа*

[V,PM,36]; ~ *ер как да бида друмут и ако не е като по-наприд, ама па сè си устанува оживен сус лјуда* [ME(P),72]; ~ *ја нáјди, ја ни нáјди, јас ни знáм, си дóх пóнапр'ạт* [MS,-t,43] – отсуство на прашалната честичка 'дали', што се третира за посебност на балканските јазици; **2.** 'попрвин' ~ *óти ки бúди нóгу и гулéм кạд Бóга; и вúно и ракúа да нé пúи, и ут Сфéти Дýх ки си зéви дáрут óшти уф сăрцито бидéки уф мáјка му... И он ки удéл пóнáпри ут нéгу су Сфéти Дýх* [MV(K),294] – збороформата **бидеки** ја чува глаголноста: **уф сăрцито бидéки уф мáјка му** (= кога беше во утробата на мајка си); ~ *манц'óт и пóнапрăт' утúди у думá и прáи на ж'инáта* [MS,t,78]; ~ *рáну за стáна ут спан'éту, за сă óмуја пóнапр'ăт'* [MS,t,65]; ~ *а тýка да си одáви, а тáмо, далгúте гу извадúха понапрет тáмо, дéка сáкаши ... гу фăрли морéту на сухо*[V,PM,8]; **3.** 'побргу' ~ *и кáк гу видéха мóмите Кулýфа, сúчки на нóга станáха от рáдост и којá по-напрет да му речé: "добр'á дóјди!"* [V,PM,10]; ~ *имам друг един деф, којто е бăрзоходник. Ки гу извадам да си припуснити: кој ки излези по-јунак, да дојди понапрет, ки му дадам момата* [V,PM,45]; в. **пóнăпрéди**.

**понапрешин*** adj **1.**'поранешен' ~ *на третта вечар пак му донесле измитчијте мо малко вичера и малко видоло, т.е. една ронка вичера и колко една искра видоло, па гу питале куту понапрешните вечери. Он му рекăл: "Што имум на софрата пред мене, тоа касмет е и на децата"* [V,PM,266]; **2.** 'последен, важен' ~ *на тóа врéми, дујдé идéн пијáн човéк на Исус, му дукимáсаши на нéгу, и му вéлиши: Дидáскале, кó-ị пувéл'а пóнапрéжна и гулéма на нóмуто?* [MV-(K),258].

**пóнáпри** adv 'порано, пред другите' ~ *úди и Пéтрос... шо óдиши пу нéгу, и флизé уф грóбут, и а глидáл сáванити шо стóиа тáму, и пукривáчката шо му имáло наврạс глáвата, не бúло су сáванити, тукý сáмо бéши брáну кýп на иднó мéсто. Тóга вúки флéгạл и дрýгјут Ученик шо дóшạл пóнáпри на грóбут* [MV,K,336]; ~ *úлим тóа шо флéва ут врáта, тóа и офчáр на óфцити. На нéгу му утфáра капицúата, и óфците му слýшат нéгувуто глáс, и на тúи óфци а вúка на úмито... Да кá ки извáди вúи óфци, óди он пóнáпри, и óфците óдат пу нéгу* [MV(K),319] – во контекстот имаме случај за нерегуларна употреба на заменските форми, конкретно: заменката за дативен предмет **му**, употребена наместо формата за прав предмет 'ги': **óфците не му слушáле на нúх** (м.: 'не ги слушале на них').

**понапукóшин*** adj 'тој што дошол подоцна, задоцнет' ~ *ка умрạкнá вúки, вéли стопáнут ут лóзито на нéговуто пúтруп: Вúкај на аргáтити, и дáј му на нúх áкут му, да зафáти да плáтиш пишúн ут напукóшнити дур на прăвнити* [MV(K),314] – во илустративниот текст имаме употреба на предлогот **од** со посесивно значење: **стопáнут ут лóзито** (м. 'на лозито'); карактеристика што југоисточните говори ја споделуваат со западното наречје, а се работи за влијание од балканската јазична алијанса; ~ *как си дујдéле и прăвнити, умдисáле шо ки зéмат пóвики; и на нúх му дадé пу двé грóшови. Кáк и зéле, фатúа да си лýтат на стопáнот, ем вел'áле: Вúа пóнапукóшнити шо чинúле идéн*

*саа́т, и на ни́х су на́с то́кму* [MV(K),315].

**по́на́пӑкон** adv 'подоцна' ~ *о́на ка ути́шла и кажа́ на Учени́цити шо си удира́ле и плака́ле; па о́ни ка а чу́ле о́ти жи́в, и сӑ виде́ ут не́а, не́ верува́ле. Да по́на́пӑкон си кажа́ на две́ ми́на ут ни́х шо уди́ле пу пӑ̀тут* [MV(K),333]; и: **понапкум** — кога се *слави служба* се чекаат гости кои-што ги послужуваат со кафе и ракија. Кога веќе ќе дојдат сите *на који се надејат* (тие што ги очекуваат), домаќинот ќе ѝ рече на домаќинката: ~ "*Ајде, чинувајте азӑр, а тија што ќи дојдат понапкум па ки ји чинме кабул. Не са карме*" [ТГ,210].

**понарахат** adv 'поспокојно' ~ *си-ути́дух до́ма, растува́рих мага́риту вра̣за́х уло́виту, му-дадо́х мисирлӑ́к да-ја́дат, г'и-уста́вих... са̣-наја́дух зе́лник, х'ич' не́-ми-би́ш'и сла́тук, вӑ̀нка дӑ̀ж'џ'и-ш'и, пусе́дух мӑ̀ра и си-лигна́х, са̣-разбу́дих, слу́шам дӑ̀ж'џ'и, ка́пк'ити ка́пат, си-лигна́х по́нараха́т* [ВБ-(Нег),339.]

**по́насам** adv 'повам' [MS,s,86].

**по́на̣та́м** adv, 'потаму', в. **пonататак** ~ *и сега́ о́да̣т, о́да̣т. Сл'а́га̣ли о̣т-пла̣ни́на̣та̣ и мина́ва̣т ка́о̣, та́а̣ ре́кичка̣ го́ри, чи́ста̣, по́то̣че́то̣ та́му, на́ли, те́чи во́да, се-на̣пи́ли во́да̣, л'а́тно̣ вр'а́ми и по́на̣та́м ма́лку, се́дна̣ли по̣т-една́ го́рница̣ (го́рница̣ ви́ка̣ти ди́ви кру́ши на́ли, ти́и ма̣ле́чкити)* [ЛС(К),114]; ~ *има́ло не́ко вре́ме тру́јџа бра́те. И-ти́ӑ трӑгна́ли дӑ-бӑ̀ркӑт кӑсме́т, рӑбо́та. Пӑтува́ли шо-пӑтува́ли, ги-стимни́ло ду-не́ко вудӑни́ца. И-риче́ли: ту́к ки-прӑспи́ме..., по́сле ки-прӑдӑ̀лжиме по́-нӑта́м* [ПД,167].

**понататак** adv 'потаму' ~ *са чини кату бустан сас либиници, пак тја са чини падарин, гу и чувала. И ету татку и приближи ду неа и ја пита, без да ја познаи: "Еј падарин, дали си видел от тука да проминат две млади?"... И тој нити либиница и јал, ниту понататак отиде, са вӑрна наsат* [V,PM,279]; ~ *тога́с дја́волут му ве́ли: "и́ди си по-на́та́так ке да на́јдиш дру́г кату ме́ни; негу да гу питаш!" И то́ј кини́са пак на пӑ̀тју да и́ди* [V,PM,147]; ~ *понататак отидоха, забиха гребенот на земјата и на Бога се верно молиха двата: "Боже тос гребен тука да са чинит тес зимби сите трӑни и кл'уча, та да не можи човек да промине приз тука"* [V,PM,240].

**по́нго́ре** adv 'укажува на повисоко место', в. **погоре** ~ *стре́што гле́дат ади́н ко́јн па́се, рӑ̀ве ко́јно су́у тре́ва. "А-бе ко́јн, а́рӑнто сӑ-забра́ве ли?" - ви́ке сја́а ура́чо. И вӑ̀лко та́м. "А -а, ви́ке ко́јно, сӑ-зӑбра́аве ја́. Ас ка́-би́х мла́т: о́рне, о́рне, нӑ-че́за, нӑ-че́за, нӑ-шпие́та, нӑ-шпие́та. Сја́а устӑре́х, адна́ кло́ца ми-дде́е и ту́к ќи-с-у́мре, ви́ке". "Сја́а, ви́ке, ќ-ит-изе́дум, ви́ке вӑ̀лко". "Ош по́ н-го́ре ќ-о́дме, дру́к шо́-ќ ка́же, ви́ке, ура́чо"* [ПК,2(Ним–265)].

**по́ндо́ле** adv, в. **по́до́л** ~ *на̣-тре́тјо де́н па́, о́ш по́ндо́ле о́дӑт, гле́де адно́ прӑкӑ̀ршино ку́чинце, ку́тре. И не́го о-фа́ште ус-ста́по, и не́го о-зи́ме и не́го о-кла́ве уф-кули́бата* [ПК,2(Ним–262)].

**поне́же** conj 'бидејќи' ~ *На дорӑ му имало един кавак (топола), на нег направил гн'аздо и четри години прил'атовал там. На сетнӑтӑ годинӑ един ден жената му прала на дорӑ. Тја вӑрх купан'атӑ оставила си пӑрстен'а и, понеже хи завикало горе детето, оставила си там пӑрстен'а* [V,PM,285]; ~ *мло́гу беши богат, ко́јто иман'ето не́гову немаши кра́ј, али поне́же Господ не му дадé*

*чéду, и за товá млóгу си молиши на Бóга* [V,PM,7] – уште една потврда за присуството на адверсативниот сврзник **али: иман'ето нéгову немаши крáј, али понéже Господ не му дадé чéду**.

**по́ни́ску** adv **'подолу'** ~ *"с'é напóсл'ạт м'éн'ạ да ýдиш', да ни пóш' ни пóвисóку, ни пóни́ску"* [MS,-t,58].

**По́норе,** и: **По́нор** (уште се викаат и: **Елéшките дýпки**) top. 'две пештери, понори во околината на *Елес*, Драмско', според Ј. Иванов "таму се губат водите од Зрновското поле, над самата утока има огромна карпа како со нож пресечена; од стсл. **поноръ**, образувано од **по-** и **-норъ**; со редување на кореновиот вокал **-нирь** во *нириште*, сп. стсл. **нирьць** 'понор, пештера', струс. **ноѹръ**, река *Нур;* сп. *нирец* 'вид птица, гнурец" [ЈИ,Ми...,176]; во кукушкиот говор запишавме: **нýрке (сă)** 'кога оди се плетка во нозете'.

**по́нăва́кичка** adv 'ваму' (со чувствен однос) [ПД(131)].

**по́нăго́рце** adv 'на повисоко место' (со чувствен однос) [ПД(131)].

**по́нăна́ки** adv 'потаму' ~ *нíјă кá пăтувáме, кá пăтувáме, áдно врéме кóга сă̆мна, пá нă-твá мéсто. Пóнăнáки нé-сме знăјáли д-óдме. Усăмнá, пá тáм, нă áдно мéсто, Жéнцко му-вúкăт, ф-Жéнцкуто пóле* [ПД,172]; ~ *нă-тóă другáро вéл'ум: "Лéгни уф-тáа кăпúна", сă-бутнáме тáм, лéжи тýка. Пóнăнáки нéма мă̆рдăне. Лижáме, лижáме, аднó врéме, кá нă-зăјдé слă̆нцăто тúă сă-пăрбрá· нă-дóло. Ајде, тăргнáме сјá· зă-ф-сéлто* [ПД,172].

**по́нăна́м** adv 'потаму', в. **по́нăна́ки** ~ *вúкум: "Вýјко, ду-нáште дă-пýштиш áјн чувéк уд-вáште... дă-ми-зéме рýби нă-мéне и-сéстра-ми и жéнта дă-дóат ду-тýка". Тóă чувéк уддé и ми-дунсé. И-жéнта дујдé. Вúкум: "Дă-ми-дунéсиш трú лúри пáри"... Мóрум дă-и-устáвум, дéк ќ-óм пóнăнáм* [ПД,173].

**по́нăпре́ди** adv 'порано', (в. **по́напр'ăт** 1.) ~ *ама-прéд дă-стáне, óште трú дéна ка-устăнáле, дујдéла éдна ѓýпка. Знáе óти чувéко ки-стáне нă-читирúјсто· дéн, зă-трú дéна дујдéла óна пóнăпрéди, нă-мóмăта гă-нăкăрáла д-ин лéгне нă-скýто, да-пóште* [ПД,164].

**по́нăстриди́** adv 'кога нешто се наоѓа не на крај туку на средина' ~ *"Е, áјде, мурú кýмо лúсо, дă-м-уднéсиш нă-рéкăта и áс дă-фáтум рúби". Уддéли нă-рéкăта, лисúцта му-вăрѕáла нă-вă̆лко ăдúн ќýп нă-пáшкăта и му-вéле: "Флéзи пóнăстридú, óти тáм úма пóгулéми рúби"* [ВК(Пат),286].

**по́нăтăка́** adv, в. **понататак**~ *кá бигáме, уд-Нимáнци кá излизéме нúă уддéме нă-нáшто сéло, нă-Плăнúца. Плăнúца пóнăтăкá е, óна нé бúше зăпáл'на. Си-пуминáме, вујнáта сă-бúт дóлу нéл'. Нúă биз-вујнá бéгме. Пу-нáс нéмше дă-пýкат, áма пóл'то гóрише гăре* [ПК,2(Пл–250)]; ~ *А-зéл лисúцта, а-фăрлúл нă-кóлта ... Лисúцта пулéка, пулéка лăзéјќи дујдéла ду-адúн кóш сус-рúби и ăднá пу-ăднá сúте рúби ги-фăрлúла... Мăтрăпáзо нúшто не-пикăсáл и гинúш-гинúш си-вăрвéл пóнăтăкá* [ВК(Пат),285]; ~ *сă-упнáл тéгле, тéгле и ќýп! сă-скинáла жúлта и вă̆лко тă̆нгăрă-мă̆нгăрă сă-тăркăл'áл нă-дóле чáк ду-рéкăта и емáн нé-сă-удăвúл. И тăкá кýс, бис-пăшка си-трăгнáл пóнăтăкá* [ВК(Пат),287]; ~ *стăнý-ве дéтто, óде. Уддéл, тýка шéти, ф-то· грáт пúти, пóнăтăкá шéти, пúти и о-нăјдéл Лóндун. Нăјдéл*

*Лóндун и са-питáл дéка-ј цáрскăта пăлáта* [ПД,148] – удвојувањето на предметот е позната појава во југоисточните говори, но не е доследно спроведена како во западното наречје, сп.: **Нăјдéл Лóндун и са-питáл** (м. 'Го најдел...), но еден ред погоре: **о-нăјдéл Лóндун**. Во пунктот Ниманци ја забележивме скратената форма: **пóнтка́** ~ *"А бé кýче, вúке урáчо, áрнăто сă-зaбрáве ли!" "А-а, сă зăбрáуве јá. Јáс, вúке, кá бих млáдо óфце чýвах, дóма нé пýштах нúшто, е сјáа, вúке, устăрéх ма-испăдúа уд-дóма". "Е, сјáа ќи-т-изéдум, вúке пáк вăлко". "Нé, пó-н-ткá ќ-óјме, óш адúн дă-пúтме, рéкăл урáчо"* [ПК,2(Ним–266)].

**пóóдуѕáт'** adv **временски:** 'подоцна' ~ *јá ти гу úди цáрў, прумúна сăс з'éнт'уфцéту, му вил'áт: "áдибé Ќел'éш', óш'ти тук си?!" "é, ш'тó да прáв'ạ ... такфóс халáт ш'ту ми дáди цáр'у и јáс пóóдуѕáт' да дóјда"* [MS,t,35].

**пóотѕăди** adv 'на крај, назад' ~ *нạ свéкурут бухчăлăк, нạ свекăрвата еднóшка, нạ чтúри дéвире, нạ сúте бухчăлăци, нạ зóлва, нạ чúн-му, нạ-вýјку му, нạ нéгувут тéтин, нạ кýмут (пóотѕăди)* [ИГ,116]; ~ *уд-идну врéме сă-скăчúа нă-иднă-угу-рúна. А ждрéбито устáна ѕáди нă-нúвјата, пáсе пóѕáди. И вúкна ждрéбито: "Мáјко, чéкăј-мă!"* [ДК,138].

**пóп** m 1.'свештено лице (од православна вероисповест)' ~ *идúн пóп утúди на удинúцата да м'éли пш'инúца* [MS,t,78]; ~ *поп куту секуј поп, му веле: Не знам оти нема Св. Стујан, ама, ако сакиш, дај ми една овца па да ти клам едно име, што го пише уф сите калиндаре. Тоа прастанал на вaja работа, дунесуве една овца и дубијве име Јуван* [ТГ,26]; ~ *му р'éч'и : "за ти дáм иднá лúра, тóс пóп да гу вéзмиш' на грабóт, да гу занис'éш' "* [MS,t,70]; ~ *булгáрскă и грăцкă пèнт пóпуви сạ стóрихạ* [ПсС(З),64]; ~ *пóпут, кăк тимн'акóсувáш'и, утúди при н'éја, и кл'éпна ас укóту* [MS,t,67]; ~ *и пóпиту там хазăр' , ги винч'áха* [MS,t,13] – за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај едносложни именки: **пóпи** (уште и кај именки од ср. род) в. поопширно во граматичкиот дел; **2.** изр.: **пóпо дạ ти вúкне** (= клетва – кога на некого му се пожелува смрт) [ПК,2(188)]; **дáј-си пóпе жé-нта** (= кога од некого се бара премногу, пр. работи што и нему му се потребни) [ПД,137].

**попала*** pf 'побара' ~ *как ги попалаха јуруците козите, дојдоха на Солун и зимаха ил'ам от пашата да отепат каде ки најдат харамиата* **[МС(В),**73].

**попáра** (и: **пупáра)** f 1.'вид јадење, попарен леб прво со вруќа вода а потоа со вруќ зејтин' – се јаде наутро [ПК(Гăр)]; ~ *сýј зáлци сă-пупáрăт ус-врéла вóда и шăрлáн* [ПК,2(87)]; ~ *тој ми велише да не јадам попара, нито луковина* **[МС(В),**77]; **2.** 'јадење, што се приготвува од вода, оцет, зејтин, пипер, пиперки и сол' [MS,s,86].

**пóпадна** pf 'падна, налегна (во случајот: слана)' ~ *рáно сланáта пóпадна,[ пред сáми ден Илинден,[ па ми-попáри, попáри,[ сè по-полéто трéвата,[ и по-горáта шýмата,[ лéлин áман шýмата* [ПК,2(236)].

**попа́ри** (и: **попаре**) pf **1.** 'кога кожата ќе дојде во допир со вруќа течност' ~ *ạма́н, де́тто сја· пупăри́ рắкта, са́ке да-м-ту́рум зијти́н;* ~ *лудојут кату отиде на горага, за един сахат и дошел сос три товара дарва, у дома разтовари, и зел един гол'ам казан и клал вода да са топли. Водата беши заврјала харно. Тогај зева мајка му да ја умуј, ја попари чисто* [V,PM, 228], ~ *нези, на котри ни може да млејă воденицата, да угреет един казан вода и да јă изсипат по каменето: и дјавола шта попарет, и воденицата шта замлејă* [V,PM,282]; ~ *и му вели лудојут на умовитојут: "јазе, брате, ја умух на мајка главата ú и л'у ја омух, отворила устата и сакаши да јади, зех и јаз едно ице, ја дадох да јади". Тогас умовитојут познал, ча ја попари тој мајка му* [V,PM,239]; ~ *дја́кут и диспо́т'ут, сă пупа́р'ạха и умр'ắха* [MS,t,68]; ~ *гă-гледа́ле нă-ре́т ма́јкă-му. Дôбро-ама, то· по́мăле́чкио ма́лко чăпăршắк би́ло, без акắл. Ка-дујде́ло ре́до нă-не́го да·-гле́де ма́јка-му, зă-гла́вăта д-ин-изми́·, гă-пупăри́л, умре́ла... "А-бре Лу́до ти́ шо́ ин-нăпрăви́? Ти́ ма́јка, риче́л, са·-пупăри́л мија́јки"* [ПД,161]; **2.** 'кога наесен растителноста ќе ја зафати студен бран, што ќе ја смежури (во случајот кога ќе падне слана)' ~ *ра́но слана́та по́падна,[ пред са́ми ден Илинден,[ па ми-попа́ри, попа́ри,[ сѐ по-поле́то тре́вата,[ и по-гора́та шу́мата,[ ле́лин а́ман шу́мата* [ПК,2(236)]; **3.** – **(си)** 'почувствува лут мирис' ~ *мишката... сос самоладу, си намака пашката, и пак оттамо отиде на червен пипер, си упипели пашката, и сетне утиде, дека спјаши царјувата мома... пашката и ја бутна нетри на носот; момата от пиперот кату си попари, еднош кихна* [V,PM,204]; **4.** изр.: **на душата ми попари** (= почувствував пријатна возбуда) ~ *фати да казува на мајка ú: "ах, мила мале, динеска небету ми чини вредна, да видам доброто халвациче и от неговата гиздава рăка да земем блага халвичка! Ами, мале, тој не е момче на земјата, тој е ангел и, л'у гу видох, на душата ми попари* [V,PM,56]; скратената **форма се јавува со обратно значење: мă-пупари́** (= кога човек неочекувано ќе слушне нешто многу непријатно) ~ *тиạ ла́фуве шо ми-ј кăжắ, мă-пупăри́* [ПК,2(179)]; во клетви: **пу-дрôбо дă-тă-пупа́ре** ~ *тăка́ ги кắлнạт жѐнте нạ мắјшто ка́ сă ка́рạт зă-па́ри* [ПК,2(189)]; **па́ри, па́ри, до·-пупа́рạт** [ПК,2(188)]; верување (суеверие) – ако во некоја куќа има болен *уд баба-шарка* (сипаница), кога се перат алишта не смее да се вријат, зашто може *баба шарка* да биде во облеката, па ако се таа *пупаре* тешко на тоа семејство [ТГ,128].

**попаси*** pf 'кога добичето јаде трева, ја кине директно од земјата, но за кратко време' ~ *достигнаха ду ламината земја при ливадите, пуснаха таму мулитата да попасат малку. И јунаците седнаха, хесап чиниха* [V,PM,44]; ~ *ка усамна, пуштиха коните на зелена ливада – коните да попăсат, а они малци да илиндисăт* [MC-(B),95]; и: **пупа́се** ~ *спригна́х, ура́х, ми-са-прија́ди, запре́х уло́иту сидна́х, си-наја́дух, па́к ура́х, се́тн'и г'и пусти́х уло́иту на-пла́днина, па́к г'и-паси́х, ути́дух на-ре́ката г'и-по́х... па́ г'и пупа́сих уло́иту, г'и-збра́х и трагна́х да-си-дохо́ж'ц'ам ду́р дадо́м* [ВБ(Нег),339].

**Попвасил'ова Кузн'а** top. 'ковачка ра-

ботилница во Горно Броди на К. Попвасилев'; сп. лексички архаизам: **кузн'а** [ЛИ,Ми...,176].

**попие** pf 'голтне течност (во случајот вода)' ~ *нашел тамо двете овци, спроти как му каза нај-малката мома; отиде нетри мрачива, вјахна чарната овца, отиде на долна земја у една стара баба на гости, поиска тамо вода да попие* [V,РМ-,221].

**по́пија́н** adj **'којшто испил повеќе алкохол'** ~ *é, вá ни́вăта, ричé, вá зéмјăта, вá трéвăта е-нéјна, нéјно чéдо. Ко́лку дă-и-трéбиш, ко́лку дă-ă-чи́ниш, тá пáк ќи-ни́кни. То́ му-ј нéјно чéдо. – Хá, мáјкăта, по́пијáн испăднá ут-ни́х по́пăмитли́ф* [ВЕв(Кор),305].

**попика́и** pf 'исфрли урина, се измоча' ~ *на про́сикат му дојдé рашитувáни, о́тиде на потрéбно мéсто да си рашéта. Остáви кривáкот на зéмјата та фáти да содварзýва чакши́рот, за да попикáи. Тогáј харами́ата му земá кривáкот и побегна оттáму* [V,РМ,189]; ~ *нá оновá брјáст дојдо́ха едни́а базирѓáни со́с четири́јси товáра нéшто тимјáн и во́сок, под сéнката разтоварúха и седнáли дá почи́нат. Они л'у седнáха, то́јнака на брáта му вéли: "брáте, мéни ми сá пикáи! Ки си по́пика от тýка"* [V,РМ,126]; в. **пупикáва (сă)**.

**попи́та*** pf 'распраша' ~ *и го принéло, та отишéл при мо́мите на сарáе, похло́пал, та изл'áли и три́те при нéк сас еднаквá премéна, еднакăф возрáс, еднаквó ли́це. Попитáли́ го: "Е, што и́ма?"* [V,РМ,275]; ~ *и ханжи́ата, му кáзал: "Ето но́зинáка ч'орбажи́а, но́ шта го́ продадé зарáт ходаéта, о́ти л'у ко́ј присти́ фаф нéа, ни осăмновашја. И порýкали ч'орбажи́ата на хáна и го́ попи́тали, ко́лку гу тéра, – и чорбажи́ата му казал: "хил'áда гро́шја"* [V,РМ,-254-255]; ~ *пáк то́јнака оти́де нá ко́н'у, са попи́та, и ко́н'у му вéли: "сегá да ми вјáхниш и, кáк ки проми́ними от злáтната јáбăлка, да глéдаш да иски́ниш еди́н дáл и́ да побéгними, чá áко усјáти лáмјата, и тéбика и мéни ки ни изјáди, хич нéма селјамéт!"* [V,РМ,113]; и: **пупита** ~ *Гулéмиăт: "Јáс аку-не-бéк ни́шту нă-мо́жикте да-нąпрáвите". Дрýјќăт: "Тăкá...", нáчи* (значи) *пувăрзáни би́ле. Ајде, цáрут ќи-арéше вá рăбо́та. Оат нą цáрут суќéрка-му. Рąдо́син цáрут е, шо напрąви́те? – сéга дą-ви́јмă нą-ко́гọ припáјѓа. И пупитá сăте ко́ј шо рăбути́* [БМ(В),196]; ~ *урáчут сăчуди́л -- чуди́л и си-рéкăл нă-ýмут: "Ај дă-ви́дме и во́ мурąфéт нăдéуту" и зăурáл тăкá, кá му-кăжáл стáрицут; кă-извăди́л три-чити́ри брáзди, дéду Го́спут гу-пупитáл: "Е, му-вéле, сă-нăсмијýва, кá ти-сă-пýле сéга урáјниту?"* [ВВ,309].

**Попкостово лувиште** top. 'име на место покрај брегот на Дојранското Езеро, семејството **Попкостови** таму имале **лувиште** (рибарска колиба)'; се наоѓа во локалитетот **Рăт** [КД,65]; **Попкостови** имале и друго **лувиште** што се наоѓа во локалитетот **Црнила** [КД,65].

**Попкочево лувиште** top. 'име на место покрај брегот на Дојранското Езеро, семејството **Попкочеви** таму имале **лувиште**'; се наоѓа во локалитетот **Малéчка калдăрмá** [КД,65].

**попла́чи (си)** pf 1. 'се расплака' ~ *царјувата мома кинисала да иди и пак на мајчин гроб са поплачи, и пак от гроб глас са е чуло: "Немој плачеш, мила керку! Л'у дека имаш*

*закопани двете прачки, жълтата да земиш и сос неа царјувото дете да гу учиш. И кату ки са научи, после теби ке ти сака"* [V,PM,276]; ~ *"от то вечер аку останеш трудна... и аку родиш момче и да нарасни, тогас да му дадиш пăрстено да ми тера, да ми најди". И така жената зема пăрстенот, поплакоха и двамината, и така си разделиха един на друг* [V,PM,55] – во текстот имаме проширена употреба на предлогот **на** наместо 'од': **и така си разделиха един на друг; 2.** 'се пожали' ~ *отиваши по нéкој пăт на брáта му да си поплáчи за нéшто* [MSt,13]; ~ *и сичката околиа отидоха, са поплакоат на царјут от них. Царјут прати млогу аскер, дека да ги најдат харамиите да ги утепат... Сички ги отепаха; Дили-Димо сам остана, виде, ча инак не можи да чини сам на царските човеци са придади* [V,P-M,66]; и: **пуплаке** ~ *ох, милна мале, милна мале!*[ *на кого ме устави, милна мале?*[ *дали ме пурасна и суриди,*[ *па си риче стиге гајри,*[ *она може сама да се гледе?!*[ *ти са суриди и киниса,*[ *ама не питиш и за мене,*[ *как ки пуминум, век да викувум:*[ *на кого дерт ки си кажум,*[ *на кого ки са пуплакум* [ТГ,264]; ~ *aј, утишле у-јáзут, ма-а-вăрзáла кăрблăта ṇа-вóлкут зạ-пáшкăта, гу-пуштила у-јáзут... вóлкут му-са-скинáлă пáшкта и истăрчáл. Му-са-пуплạкáл нạ-кума-Лија: "А, кума Лие, мóр вúди сăм бис-пáшичка!"* [БМ(Сар),203].

**попов*** adj 'нешто што му припаѓа на попот' ~ *југријала рана звезда,*[ *брке место да кундисе,*[ *место не ја харисуве...*[ *харисала, биндисала,*[ *ф-тија попови јудаји,*[ *тамо има ду две баби,*[ *ду две баби кавеџијки,*[ *две нивести измитчијки* [ТГ,52]; ~ *тогас нивјастата му си оплашила млого и лу дојде кривата самовила, царјут ја вели: "ади да тја видја, ако можиш да погубиш попов сина, момата ми да ја земиш, и цар да ти сторја на моето место!" Фати да вика крив самовил: "ох, дека е попов син?"* [V,PM,226]; ~ *ој ти Кóл'о, бáбин Кóл'о, бáбинуто дéте! зáшто шéтăш бáбин Кóл'о, пу-Пúрин Плăнúна?*[ *бáба ќи-тă-жéне, Кóл'о, зă пóпува ќéрка* [ДК,156].

**пóпóвики** adv 'повеќе' (со удвоена компаративност) ~ *кугá ја вúд'ạ мắш'тихá-ји сăс пýлна фýта мá-ламу óш'ти пóпóвики изил'éпса* [MS,t,63].

**попорасне*** pf 'стане поголем, одрасне' ~ *Дăштарчинката, като погол'ама, скрила паритја, што хми оставил тато хми, и тă такмила сичкитја потрăби на кăштăтă... Синчато кога попорăснало, пак го питала: "Да си имаш, брача, пари, што ќу си купиш?"* [V,PM,291].

**попошта** pf 'исчисти главата од вошки'; в. поштка ~ *Свăти Ѓорги хи рăкал: "Ми сă боиш, ăз ќу кортолисум тојă момă: ти иди дома си, пак момата нăка дојдă да ма попошта дур да ламјă от морă излăзă!"* [V,PM,288]; ~ *като пасла говедата, паднала хи и сја тарколила, та утишла в еднă долчинкă... видела там, чи седјала еднă бабă. Момичката хи рекла: "Белки, бабо, најде тук еднă питинкă?" Бабата хи рекла: "Ни сум, синко! Ела да ма малко попоштеш!"* [V,PM,286]; ~ *отúде да га тéра тýка-тáмо, га нáјде и га вéли: "óх, мúла сéстро, кáк си чинúла дури вéки царúца? Тóлкос Гóспот вéки ти милýва, ú*

*ја́зе по́вики ти милу́вам. Ле́гни си ма́лко да ти попо́штам. И тја́нака ле́гнала. Тога́с се́стра и́ га удави́ и га зари́ на дво́рот* [V,PM,133]; и: **пупо́ште*** ~ *Не́куј Ара́пин сă-кă-жа́л куту пилива́н, пă скри́л-се ф-не́куј баи́р, ф-не́куј дрắмки; гле́де ка́ ќи-до·-ла́мата. И то́о зу·лăва́л-се, ре́кăл: "Ај мăр мо́ме, дă-мă-пу-по́штиш ма́лко", и лигна́л нă-ску́то нă-та́а мо́мăта* [ПК,2(Мор–229)]; ~ *"Е, шо́ ќи-т дăру́·м?" "Не́ма дă-мă-дăру́виш, ре́кла, да́ј дă-т-пупо́штум ма́лко", нă-цăри́цта и́ ре́кла. Ка́ да·-излắже? И сја· вике: е́л ќи тă-пупо́штум. Та· пă легна́ла, легна́ла да·-пупо́ште* [ПК,2(Пл–259)].

**пọпра́(в)ọ** adv 'кога нешто е сигурно точно' ~ *ти́ạ гле́дạт дạ-гọ-да́дạт дете́то́ на́ли, не́-е зạ-пạри́ рạбо́тта се́гạ. Та́а бọга́тạ фạми́лиа била́. И-гọ-да́ли на-ти́ạ тạрго́фцити. Тạрго́фцити нạ-ко́ј ќа-гọ-зạне́сạт, гọ-зạне́ли нạ-ца́рọ, нạ-фạрạо́н пọпра́ọ. Не́мạл д'а́ца. И тва́-д'а́ти пọра́снạлọ, а́мạ било́ мно́гу му́дро, и́тро* [ЛС(К),110]; ~ *ви́кạ: "Пре́ку ца́мчитọ, ви́кạ, пре́ку прọзо́рчитọ вле́зе, ви́ка, еди́н гắлạп и-ми-се́днạ нạ-ра́мọтọ, пọпра́вọ нạ-де́снọтọ ра́мọ да́же, ви́кạ, и-а́с, о́п! дạ-гọ-фа́тạ и-о́н си-ле́тнạ, искọчи ọд-прọзо́рецо"* [ЛС(К),111] – во истражувањата на долновардарските говори (и теренски и од материјали) односниов глагол (**искочи**) го немаме констатирано.

**по́пук** (и: **пу́мп** односно **пắмп**) m **1.**'трага од папочната врска (на среде од стомакот)' ~ *ни́ă по́пук гу-ви́киме. По́пуко* (и: *по́пко*) *ка́ гу-вắрте, бăшка́ е о́н, а куре́мо ка́ гу-бо́ле – о́н це́л'о. И куре́мо мă бо́ле и куре́мо мă-вắрте, гу и́ма то́о. Во́да ак прă-пи́јш, тугá́ј о́н зе́ме дă-сă-прути́ве и не́ма дă-би́јш кут ка́ си би́л* [ПК,2-(Грам–238)]; ~ *гу пи́та по́фтур: "ш'то́ кла́ди да сă пука́ци?" "кла́х риж'е́нуту на пу́мпу да сă пука́ц'ạх!"* [MS,t,51]; ~ *пắмпу мạ були́* (= ме боли стомакот) [ПсС(З),64]; **2.** 'центар на нешто' ~ *му вили́: "ти да по́ш' на иди́н распắнт' да с'ắш' бустанлắк ... за с'ắш' и три гла́вн'ạ на-по́пуку, куга́ за ви́диш' да пу́снат да́луви, туга́с да зна́ш' , ч'ạ ти сă плат'е́ни гр'ắхуве́ту!"* [MS,t,43]; **3.** **изр.**: **по́пко мо-ј вắрзан та́мка** (= постојано оди некаде) ~ *нă-си́н-ми по́пко мо-ј вắрзăн (зăви́јн) уф-каави-не́то* [ПК,2(188)]; **мă-вắртише по́пуко** (= ме болеше стомакот); со исто значење: **сắрцуто мă ја́де [ПД(115)].** Прави впечаток дека во заглавните зборови **по́пук,** односно **пу́мп** како рефлекс за големата носовка среќаваме **о,** односно **у,** иако нормалната замена за споменатата носовка во југоисточните говори е **ă (рăка).** Оваа нерегуларност би можела да се објасни како **лабијализација; освен тоа** во формата **пу́мп** забележана во Солунско се присутни и траги од назалниот изговор: **на пу́мпу** [MS-t,51]; паралено со **пумп,** Малецки од Солунско наведува и **пắмп.**

**по́пăвăли́ја** m 'жител на с. Попово, Дојранско (за жал сега во Грција)' ~ *то́о шо́-ј ут-Пупо́во о-ви́кме по́пăвăли́ја* [ПК,2(87)].

**по́пăмитли́ф** adj 'поумен' ~ *е́, ва́ ни́вă-та, риче́, ва́ зе́мјăта, ва́ тре́вăта е-не́јна, не́јно че́до. Ко́лку дă-и-тре́биш, ко́лку дă-ă-чи́ниш, та́ па́к ќи-ни́кни. То́ му-ј не́јно че́до. – Ха́, ма́јкăта, по́пија́н, испăдна́ ут-ни́х по́пăмитли́ф* [ВЕв(Кор),305].

**пор** m, zool., Mustela putorius 'мало диво животно, се храни со јајца, пилиња, испушта непријатен мирис' ~ *кулк-а́дна ма́чка-ј, сă-кри́и уф-зе́мта, и́ма ло́ша ди́ра, смắрде но́го* [ПК,2(87)].

**по́ра** f 'возраст, често во споредба меѓу возрасни' ~ *нă ко· по́ра би́ше?* [ПД(117)]; ~ *адна́ по́ра би́хме ус тéјк-ти* (= на иста возраст бевме со татко ти) [ПК(Гăр)].

**пора** f 'железо среде главината на тркало од коњска кола, таму влегува осовината' [ПК,2(87)].

**поранка*** f 1. 'наредба' ~ *отидоха царските л'уди пак на цар'ут, му казаха, ча сфăршиха поранката му* [V,PM,33]; ~ *рекла крал'у на крăпачино да му најди 40 јајца с по еден зајк нетре... сиромах крапачин, си отишел кахăрлиа да ја вели на жена му: "ох, мила жену, как да чинам јази сиромах, зашто крал'у ме наричја тешка поранка, да му најда 40 јајца с по еден зајк нетре"* [V,PM,243] – во контекстот имаме пример за нарушена конгруенција: субјектот е од машки, а предикатот (л-форм.) во женски род: **рекла крал'у на крăпачино** (со повеќекратни проверки утврдивме дека се работи за нефункционирање на категоријата род – за ова в. во граматичкиот дел); 2. 'желба, соопштение' ~*"ету виа тука имате млого имани и пари, ама вашиот син млого са мăнчи тамо?" Кату чу така увријајката му вели: "ох, господине, дали скоро за поиш тамо?" И тој вели на неа: "истина, јазе пак скоро за пода тамо, ча имам млого поранки тамо, и, ако сакаш да му зан'а нешто, дај ми да му занесам"* [V,PM,225]; 3. 'совет' ~ *кату свăрши татко му порăката, са прости сос сичките приатели и со́с домашните си, придадé си душата на Бога* [V,PM,7]; ~ *и кату гу сечиши дăрвото, кăлниши Адама и Еву, велиши: "така от Бога да најдат Адам и Ева, што не послушаха Бог, што им порăча, л'у престăпнаха неговата порăка, та сега и ниа са мăчими тука гладни и жедни!"* [V,PM,64].

**по́ра́но** adv 1.'некогаш, одамна' ~ *мăлéчка вăрчва, уд зéма нăпра́вăна, по́ра́но уф-н'а· млéко дăржа́ли, ма́сло; и́ма рăчки двé, ут три-шти́ри ки́ла, пéт* [ПД(120)]; ~ *зă-***ма́ндрите** *на́јло́ш е Дубрувéно* (име на ветар што дува во Дојранско), *о́н ду́· ут-Кру́ша, ут Су́рл'ăво, по́гулéми дăлги́* (бранови) *пра́ве, ги-рăсту́руве ма́ндрите, лéсите ги-судéруве и тăка́ ри́бите избéгувăт. По́ра́но но́го штéта пра́више, ти· гудии́ни нé ду́·* [ПД,129]; 2. 'побрзо' ~ *да нé чéкиш дă сă стéмне, да си до́јш по́ра́но* [MS,t,15]; ~ *и тăргна́ме ут-Сики́рник, ту́к ут-Кулéшино, то· пăт пра́во зă-Мо́крина. Уддéме, Мо́крина пра́зна. Нăсили́ли сă-та́м на́ште бижа́нци по́ра́но, по́арните кắштички тăка́ фăна́ли. Ни́ă пра́во нăкра́ј адна́ по́вира́н кắшта бутна́ме-се, кулк данé-сме нă-мигда́н* [ПК,2(221]; ~ *двете деца на човекут си спале заедно. По големјут станувал порано. Коа да виде, пăрвната sacтра, от как јале кукошката, един алтăн паднăн до главата на брат мо* [V,PM,274] – употребата на кратката форма **мо** наместо 'му' не е превид на запишувачот туку резултат на асимилација и контракција од дативната форма 'му' + акузативната 'го': **мо** < му го, **возможно дека** потоа се проширила односнава употреба и се јавува **мо** наместо 'му' и во случаите како: *брат мо* (?).

**по́рас** m 'студен полноќен ветар'; во други говори: 'полноќ' [BV, 135].

**пореди*** pf 'истера нешто по ред' ~ *братјата и́ ка дошле, поголемјут и́ брат тискал на вратта, не можел да а отворе. Сите осум братја са поридило, не можеле. Нај-малечќут,*

*ка са напнал, а отворил* [V,PM,269] – случај со нарушена конгруенција: субјектот во множина, а предикатот (л-фор.) во едн. ср. род: **сите осум братја са поридило; за ова в. во граматичкиот дел.**.

**порӣни*** pf 'исчисти' (со лопата) ~ *за му кла́да пл'а̑ва да ида́т, за ч'е́ш'а о́лувéту, за по́рина ахýрут* [MS,t,65].

**по́рнува** impf 'убива'; сп. ~ *за т'а по́рна* (= ќе те убијам) [MS,s,86]; значењето што го наведува Малецки може да биде и пошироко : удира со остар предмет, пр. ако волот удри некого со роговите.

**поро́ди*** pf ' "донесе на свет", роди' ~ *и се́тне мома́та са огодӣ за еди́н дрýк от се́лоту и са оже́ни и породӣ до трӣ си́на, штото сега́ чјол'а́к кату тјах не́ма на јуна́сту, што́ са врјадни да ди́гат ду пе́тстоти́н окӣ* [V,PM,260]; ~ *Сọлọмо́н би́л мýдạр. И-ọна́ вр'а́ми има́лọ пọрọди́лин до́м. Дв'а́ же́ни, една́ же́нạ тýк, една́ же́нạ та́м, уф-една́ со́бạ и-сọ-сре́кạтạ се-пọрọди́ли. Една́та же́нạ те́шкọ спи́елạ уф-са̑н* [ЛС(К),109].

**пọрọди́лин** adj 'нешто што се однесува на пороѓај' ~ *И-ọна́ вр'а́ми има́лọ пọрọди́лин до́м. Дв'а́ же́ни, една́ же́нạ тýк, една́ же́нạ та́м* [ЛС(К),109].

**Поројска Добрава** top., сп. **добрава** 'млада, силна, несечена шума', одосниов стсл. збор се јавува и како **дубрава**, т.е. големата носовка се јавува со нерегуларната замена: **о**, или **у** (**според Ј. Иванов) [ЈИ,Ми...,114]**.

**по́рта** f **1**. 'широка врата низ која се влегува во дворот или во куќата' ~ *дрýгајут д'е́н' хо́ж'да д'а̑дуту на ма́лкајут бра́т на по́ртата* [MS,t,**80]**; ~ *как б'а̑гаш'и пу сука́ку, ви́д'ạ ина́ по́рта утво́рина* [MS,t-,56]; ~ *ш'е́таха, ш'е́таха но́с д'е́н', вич'аро́т фта́саха на по́ртата на на́с ж'е́на* [MS,t,68]; ~ *му ве́ли: "ка́к ки вле́зиш, л'у не́три от по́ртата и́ма е́дна че́шма жи́ва во́да. Ти са мо́л'а, на́ ти и едно́ шише́нци, да нал'а́иш мӑра во́да"* [V,PM,122] – во текстот се забележува нерегуларна употреба на предлогот **од** наместо 'зад': **не́три от по́ртата** ; ~ *сӑ тýрна удго́р'ạ ут по́ртата смо́ла на вра̑х мума́та и ја смулӣ удго́р'ạ дур до́л* [MS,t,64]; ~ *до́јди о́сим са́тут и по́пут ч'ýкна на по́ртата* [MS,t,68]; ~ *па́к хло́пна по́ртата; то́ј ӣ вилӣ: "ко́гу ч'ýка ва̑нка?"* [MS,t,68] – употреба на формата за директен објект **ко́гу** наместо номинативната 'кој' (**ко́гу ч'ýка** м. 'кој чука'); ~ *куга́ утӣди на по́ртата, сӑ убрнува, куга́ гл'е́да: ч'ув'а̑к* [MS,t,55]; ~ *утӣди да̀ ти напра́ви пӑнт', да ти утфо́ри и по́ртата, да по́ш' пра́в'ạ на пара́дисути* [MS,t,57]; ~ *ви́ди ино́ сф'ạти́лу на крајо́ с'е́луту, утӣди на по́ртата, чýкна* [MS,t,15]– беспредлошка употреба на додатокот за место: **на крајо́ с'е́луту** наместо 'на крајо́ од се́луту'; ~ *и то́ј си бити́са п'ạсн'а́та и ста́на да си по́ј; т'а́ ут го́рнију сука́к, то́ј ут до́лнију сука́к и сӑ ч'ати́саха на по́ртата* [MS,t,27]; ~ *но́ка биде́ки на та́а де́н идна́ ут субо́та, и по́ртити биле затфоре́ни, та́мо шо би́ле Учени́цити, субра́ни за́рди стра́х ут Чифýтите* [MV(К),337]; ~ *и тута́с си р'е́ч'и Кра́л'у Ма́рку: "н'а̑-сни в'е́јки за ж'иво́т!" и па́дна сӑ уклава́ и така́ му уста́наха ко́калéто на по́ртит'ạ* [MS,t,39]; – во последниве контексти имаме употреба на множинска фор-

ма: **порти**, како pl.tt., бидејќи портите по правило имаат две крила; **2.** изр.: **бла́гǎта ду́ма џǎле́зни по́рти утво́руве** (= толерантниот и коректен однос можат да помогнат да се реализираат некои замисли) [ПД(137)].

**портокалџи** m 'тој што продава портокали' ~ *така момчету, кату јунак што беши, са собleче и приближи при нивјастата да ја фати. Тогас нивјастата му вели: "бре портокалџи, оши малко не си потрапал"* [V,PM,192]; ~ *кату промина от пǎнтјут, един продавал портокали. Тој портокалџиа беши едно момче лично* [V,PM,190]; в. **пуртукалá**.

**портокалџијче** n, dem. в. **портокалџи** ~ *Тој портокалџиа беши едно момче лично. От много хубавина, што имаши портокалџијчето, царската мома гу и викнала гори да купи портокали* [V,PM,190].

**португер** (и: **пруто́гер**) m **1.** 'човек задолжен со гласно викање да им пренесува на луѓето извесни соопштенија од власта' (во минатото); кај Будишевска (од Воден): 'човек што соопштува за смртта на некој сограѓанин' [BV,135] – очигледно дека објаснувањето е премногу ограничено; **2.** fig. 'подбивно за човек што зборува многу гласно' ~ *рǎзвика́л се али́с пруто́гер* [ПК(Ал)].

**пору́ка*** pf 'повика' ~ *и ханжи́ата, му ка́зал: "Ето· но́зина́ка ч'орбажи́а, но́ шта го́ продаде́ зара́т ходае́та, о́ти л'у ко́ј приспи́ фаф не́а, ни осǎ́мноващја. И пору́кали ч'орбажи́ата на ха́на и го́ попи́тали, ко́лку гу те́ра, – и чорбажи́ата му казал: "хил'а́да гро́шја"* [V,PM,254-255].

**по́ру́нтǎф*** adj 'со многу влакна' ~ *им-риче́ла о́ти нǎ-си́те ќ-им-кла́: па́шки о́ште по́убави ут-ни́нте шо-и́маа. Вǎ́лците кǎндиса́ли. Лиси́цта зе́ла ǎ́јн-ку́п кǎ́лчи́ушта, им дјузди́сала пу-ǎдна́ па́шка, е́м по́длǎ́га, е́м по́ру́нтǎва* [BK(Пат),-287].

**по́рцие*** n 'сад од кој се јаде, чинија' ~ *прǎви́а ручо́к, сидна́а, пуручáа, му-ви́ка: а́ј, риче́, во́ по́рциито зе́ви-го дǎ-му-но́сиш нǎ-то́ шо́ на́ј ми́ј ми́ло, на́ј ми́ј ми́ло. Га́зда́та му-ви́ка, зна́чи нǎ-же́нта-му дǎ-му-но́си* [ВЕв(Кор),304].

**порǎ́нче** pf **1.**'даде порака нешто да се стори, нарача', в. **порǎ́нчова** ~ *и му порǎ́нче пак: "утрината да дојдиш да сфириш, да играја хоро, ча много биендисах тојто сфирини!"* [V,PM,197]; ~ *детенто, кату чу така от ќусету, му вели на ќусету: "побратими, татко ми и порǎ́нчел, сос ќусе човек да не куноштисам"* [V,PM,202]; ~ *па́к на дру́гиј де́н порǎ́нчеа, л'а́п да мја́си, да гу пе́чи, ама да е́ ниту пече́ну, ниту непече́ну* [V,PM,132]; ~ *кату ја удри три-четри бозлугани, мечката фатила: "аман, брате" да вика. Тогас ја остави и тој жива мечката, та ја кладе тамо пак да чува, хем ја порǎ́нче на неа: "е бре, мечко, кој да промине приз пǎнтјут да гу не бараш и ништу да му не чиниш"* [V,PM,215] – прави впечаток редот на зборовите: како и порано што имаме нагласено, глаголот и кратката зам. форма се разделени со негацијата: **да гу не бараш и ништу да му не чиниш**; и: **пурǎ́нч'и*** ~ *и но́с са́т' до́јди икимџ'и́јата и пурǎ́нч'и на измиќа́рката* [MS,t,13]; ~ *пурǎ́нча́х дạ ми ку́пјạт тју́тјун* [ПсС(З),66]; ~ *ги над'ǎ́наха крила́та и му пурǎ́нч'и на д'ǎ́т'ạту "с'е́ напо́сл'ạт м'е́н'ạ да и́диш'"* [MS,t,58]; ~ *н'е́са пурǎ́нч'ах да ми*

*дунисáт ýтр'ą п'éт' хил'áда укӑ́ вúну* [MS,t,68]; ~ *и пурӑ̆нч'и на ж'инáта-му: "ýтр'ą сабáлин да гу разбудúш' з'éнт'у да пóј на кóзит'ą!"* [MS,-t,17]; ~ *един ден от скол'уту как идиши, на пӑнтјут беха изл'али три јуди самовили млого стари, кату џадјаси, да ја вел'ат: "момичка, мила хубава,... дали си казала на мајка ти вчера што ти поранчахми?"* [V,PM,218] – во контекстот имаме две граматички посебности: **а.** употреба на зам. форма за директен објект **ја**, наместо дативната 'ѝ': **три јуди самовили ... да ја вел'ат**: и **б.** употреба на номинативна форма наместо вокативна: **да ја вел'ат: "момичка, мила хубава"** (м. да ѝ вел'ат: "момичко, мила хубава") [V,PM,218]; односно без траги од назализмот: **порӑ̆ча*** ~ *га вúде мӑ̆жо ѝ, ча са чýди, пáк га порӑ̆ча: "сакӑ̆н жéну, млóгу да са чуваш да не кáжиш на нéкој!"* [V,PM,30]; и: **порача** ~ *порача на жената му, неговата пушка да га не продадé на друг авџиа* [V,PM,40]; ~ *маштеа хи, като видела толко руба, каскандисала и утринта, като сја научила, у-де хи ја, пратила сојӑтӑ си дӑштерја да пасе оловето и хи порачала, да идјӑ на нози мјасто* [V,PM,286]; **2.** – **(сӑ)** 'се договори' ~ *сӑ субúрат ш'úч'киту ут дванáјситу аратлúци, сӑ пурӑ̆нч'аха ... да пóјат за дрӑвá* [MS,t,48].

**порӑнчова** impf 'дава порака, искажува желба' ~ *и утрината стана чилиби Теодорак да ходи на цӑрквата, хем порӑнчова на жената му, вел'ајке: "динеска, жену, да сториш манџи харни, ч'а ки излеземи на трифирич дур на Караборун!"* [V,PM,166]; и: **поранчова** ~ *тогас тја фашта, на един сандук клава сестра ѝ отдол, и отгори клава имани и алтуни, и му поранчова на арапинот: "сега как за го здигниш оттука сандукот, хич да не си починиш"* [V,PM,235]; сп. примери без назален призвук: **порӑ̆чова*** ~ *пак тојнака, што слушиши на земјата што са чини, и чул така, кога ламјата порӑчоваши на неин бӑрзоходец* [V,PM,45]; ~ *ох, ами кога виде така она мома, каква душа имала аџеба, да гледа сестра ѝ обесена и нејн живот доврӑшен, и оно деф да порӑчова така: "мари, ету ти кажувам, ошти едноч татку нема да видиш ниту мајка!"* [V,PM,62].

**порӑ̆чува*** impf, в. **порӑнчова** ~ *л'у сегá ти порӑ̆чувам: ету тóлку пари ти остáвам, толку стока, ниви, лозјá, бахчи, кӑшти, олóви и другу, што úмам фрéт ... да си отвóриш óчите, сос ум да си вратúш* [V,PM,7]; ~ *боса мома река прегазила,[ шо и зела ду два златни српа,[ да нажније росна дитилина,[ да наране јунакова којна,[ ем гу ране, ем му порачуве* [ТГ,164]; и: **пурӑ̆нч'ува** ~ *на идúну ж'инáта-му пурӑ̆нч'ува: "да ни гл'éдаш', мӑ̆нџ'и, млóгу скӑ̆мпа ѓулн'ýк, ýтр'ą за сӑ нáјди пóскӑ̆мпа"* [MSt,47]; ~ *нóс д'éн' му пурӑ̆нч'ува на ч'убáниту: "ýтр'ą сабáлин, кутрú за дóј да навúка на кóзит'ą, тут ед'éнсӑнӑс на кýчąнтáта н'éка гу изидáт!"* [MS,t,17]; ~ *хóж'да на кáфинéту ... с'éднува на карéглата и пурӑ̆нч'ува иднó кафé* [MS,t,83]; **2. сӑ пурӑ̆нч'ах** 'се решив' – според Малецки [MS,s 94]; пологично: 'се препорачав'.

**пос'áј** pf 'фрли семе на обработено, изорано земјиште за да никне – посее' ~ *пуштили го курирọ дọ-дóмạ. Жéнạ-му вúкạ: "Нạ-тáạ нúвичкạ, вúкạ, ọјдé, сварú снóшти ченúцạ, пạ-ọјдé дạ-гạ-пọс'áј, вúкạ, дạ-гạ-зạрúи". – "А знáм, вúкạ áс дéкạ-е нúвạта"* [ЛС(К)123]; и: **пусее** ~ *"ним ми раздигај јадови,[ јадови моји дертови,[ чунки са малце мојите,[ а што да правум и сус твоји?" – "Хеј, море, лудо и младо,[ тури ги в десна пазуха,... изорај рамни дворове,[ пусејај моји јадуви"* [ТГ-,100] – заб. треба:...'*моји јадуве'*.

**посака** pf **1**.'побара нешто' ~ *царјут пак посакал от катарџиа да му докара педа човек, лакот брада да има. Тогас тојнака отиде на жената му, га вели: "мари жену, царјут сака да му најда педа човек, лакот брада да има". Тогас жената му му вели: "за това гајле бериш? Това е нај-колајна работа"* [V,PM,80]; ~ *еднó дéте и еднá сéстра зéли едúн вóл и отúшли на-ормáнăт. Като-отúшли тáм, го-заклáле на вóлăт. Дошлá мéчката и посакáла мéсо. Тúе му-речéли: "Ако-ни-дáдеш еднó мéче, ќи-ти-дáдеме мéсо"* [ВС(Гр),294] – во текстот среќаваме употреба на предлогот на во служба на директниот предмет: го-заклáле на-вóлăт (ова особеност се поврзува со ароманско влијание); и: **пусáке** (**пусака**) ~ *они вичерале и сакат да легнат,[ тоги што си веле Стујанува мајка:[ "Земи си, Стујане, зилен бардак вода,[ да не ти пусаке младата невеста"...[ јоште глăтнувајќи и душа си даде* [ТГ,99]; ~ *му-тикнáло д-óде у-плăнúнăта дéка тăрлăта дă-пусáка уд-уфчáрите дá-му-дáдăт мáлку бинúца зă-дă-сă-нăпúе* [ДК152]; ~ *му-сă-мóле: "Амáн, мúла лáмичке! Тă-мóл'ăм, уздрáви-ми-гу сúн-ми. Тáа нивéстăта вéќе шéта, шéта, нé-гу испýл'ва сúн-ми ич'". – "Е, сéга, зă-тфóјто áтăр ќи-ти-г-уздрáвăм. Ќóјш ќи-му кáјш нă-сúн-ти тóа: Оти ми пусáка нóгу пáри, му-вéле, мă-нăл'ýти"* [ДК,123]; **2**. 'побара девојка за жена' ~ *пре блазе ти, бела Јано,[ пре блазе ти на тебика,[ как си растиш, бела Јано,[ ем сус мајка, ем сус татко,[ миѓу девит милни братја,[ ја пусакал бела Јана,[ ја пусакал – млади Стујан* [ТГ,201].

**пóсáкан*** adj 'се кажува за оној што ужива повеќе симпатии отколку другите' ~ *бил бọгáт чọв'áк. Кáкọ гọ вúкаа сáмо úмито? Тóạ вọ кнúгити гó-пúши, вó џаркóвни кнúги. И имáл дéвạт сúнạ, ạ-нạ-нáјмáлкиạ, сéкọе нáјмáло е пóсá-кạнọ, ạ-ọнóạ вр'áме бúли óфчáри* [ЛС(К),110].

**пóсалáм** adj – комп. од **салам** 'добар, убав' ~ *нúạ сјáа нéјкиме дă-фáтме тук нéкаа пóсалáм кăшта, мúслиме дă-сă-вăрниме пáк дóлу. Сéдме тáм нă-мирáта. Арно-ама видéме, прăви-дéме сă-бутнáме уф-áдна вирáн кăшта* [ПК,2(Ним–261)].

**посат*** m 'оружје' ~ *на мајка му пак вели: "ами мале, ко татко ми беши авџиа, дека му са пушките и другите посати?"* [V,PM,41]; ~ *влезе аф халету да си турни водата Дили-Димо, најде време, си сотвăрза рăците и, кату излезе вăнка, сос един јумрук утепа един џелатин и му зема посатите, и сос ониа посати утепа повики от хил'ада душа* [V,PM,66]; и: **пусат**: ~ *елбет су то пусат они шу гу имиа тогај: пушки криминлиј или су капџули... можиа сăл да-ј заплашат на дивите прасијна* [МЕ(Р),77]; ~ *рăбојтăте сă минијă: му сă зе пусатут (немă*

*изим дă носăт пушки и кăлăчки а ками и револјă пăк дистур)* [МЕ(Р),88].

**посестримка*** f 'пријателка, другарка, блиска (како сестра); **посестримките помагаат на свадба**' ~ *татковото му имáни около две-три годúна гу продадé, гу изјáди сос побрáтимиту му и сос посестримкúте: тој останá кату прóсик гол* [V,РМ,7]; в. **пусестрима**.

**посечи** pf **1**.'убие со нож' ~ *и заеднóч јуродúса на врắх т'áх и посéчи от нúх осоммúна* [V,РМ,21]; ~ *на брјастот имало едно гн'аздо от тези гол'амите пилција; змиата сакаши да ги изјади. Тој как виде, така извади неговата сабја, ја посјачи змиата, ја оклава* [V,РМ,222]; ~ *хајде дошло врéмја да úдат на бáн'ата сос други мóми, и детето сос тјáх. И като застáнало нá вратата, заспáло, пáк ќосéто го пóсечи сос нóжја и са скрúи* [V,РМ,258]; ~ *тогај дјадото му вели: "хајде, сину, да ја објасими нивјастата, да ја делими пу половина". Тогај фати дјадото, ја објаси за една вăрба на дол глава, та зема остра сабја, здигна рăнката да ја посечи* [V,РМ,175]; ~ *малкото дете источи неговата остра сабја, да еднош јурудиса на врăх ламите, достигна само две-три посечи; другите как видоха, ча за си изгубјат животат си, фатиха да бегат* [V,РМ,225]; **2**. – (са) 'почувствува голема немоќ' ~ *и заеднoч фатиха двата да бăлват, и кату бăлваха, от неговата уста излеваши грах, а от царицата баклава. Тогас тојнака вика на царјут: "скору ела, царју, да видиш, кој јади баклавата!" Царицата от бăлвани млогу са посјачи и са чини кату полумăртва* [V,РМ,61].

**посин** adj, opp. на 'мрсен' – домаќинката за празникот *Бăдни вечар* приготвува: *посна сарма* (= сарма без месо), *суке сарлија, кисела каша* (од брашно и оцет), *сусамница* (= баница со сусам), *фасул'* (сите јадења се посни) [ТГ,81].

**посúнето** n 'дете доведено во семејството од друго семејство, но го чуваат како да е родено тука' ~ *И-гọ-дáли на-тúạ тạргóфцити. Тạргóфцити нạ-кóј ќạ-гọ-зạнéсạт, гọ-зạнéли нạ-цáрọ, нạ-фạрạóн пọпрáọ. Нéмạл д'áцạ. И твá д'áти пọрáснạлọ, áмạ билó мнóгу мýдро, úтро. А пọштó пọсúнетọ детéтọ, нạ-фạрạóн женáтạ, сега женúти, знáчи мнóгу билó ýбạво, кạкọ си-зạл'ýбилạ у-нéгọ и-гọ-нạпáѓạ сегá* [ЛС(К),110].

**пóсип** m 'брашно со кое се посипуваат корите кога се сука' ~ *дă-нé сă-лéпат кóрте турýв-си пóвиќе пóсип. Има бăшкá пóсип зăбаклăвá. Он éј ус-ирмúк, шикéр и урéе* [ПК,2(87)].

**посипа** pf 'посоли нешто ситно' (пр. брашно), в. **пусипува** ~ *по грозди време и собрала една кошничка грозди, и со една игла зарната ги дупиши и на дупките дребна отрова посипа* [V,РМ 213]; ~ *лáмјата са оплáши и гу избăлва цјáл човéка, áма умрјáнт. Тој га вéли: јá го уживéвам, јá сéга ти ẓакóл'увам!" Лáмјáта úмаши éднó шишé жúва вóда, земá, гу посúпа мăра нá ýстáта; човéкот ужјувјá* [V,РМ,145]; ~ *јазе ки ти донесам на тебика едно шише жива вода. Кога ки умра, – зашто мени ки ми закол'ат, – тогас тинака живата вода да ми посипиш; јазе ке да ужјувеам* [V,РМ,98].

**посирумаф*** adj, opp. на 'богат' ~ *уднăтре имáја: тримóј, удáј, чăрдáци, мутлáци, ќирáли, мусáндри и дулáпи. А уднáдруф: гулéми двурóј, ăрóј, пујáти, кучúни, плéмни и гулéми ăмбáри. Имáја и пóсирумáсите, áма нé тáка* [ДК,154].

**пóситн'ạ** (< посетне) adv 'подоцна' ~ *пóситн'ạ пруминá идúн ч'убáнин ... и си р'éч'и: "милúч'ка сфитá Бугурдúч'ка си сл'áла и ти на зим'áта да ш'éташ'?"* [MS,t,23].

**поскăпија** f 'кога животните трошоци растат, скапија' ~ *имиш чино син за жинејне,[ жени си го, чино, ваја јесин;[ ваја јесин, чино, јефтинија,[ ја ду друга, чино, поскăпија,[ чиница је чино, кăкличава,[ ракија је, чино, шпиртил'ава* [ТГ,370].

**по-скору** (и: **поскоро**) adv 1. 'побргу' ~ *ти са мол'а по-скору да ми пушташ писма, за да си научам здравјето ти* [V,PM,48]; ~ *арисах си мома, мале,[ јуд сред горна мала,[ баш на лева страна.[ Иди ми ја сакај, мале,[ дал ки ми ја дадат,[ ако ми ја дадат, мале,[ постој, пуглидај ја,[ ако не ја дадат, мале,[ поскоро да дојдиш* [ТГ,50]; ~ *глéдме кóл'те тувáрини: клăдéли пу-нéкоо врéјка брáшно уфнăтре, пу-адúн јургáн, чéрги, кутéл и дă бéгат. Нáс ќи-н-устáваа. А -а, гутóви, нéма врéме дă-нăбăркăт, дă-нă-чéкат. Вујнáта тăкá óде, гóре пóл'то... глéдме адúн бăлгăрски вујнúк пут-кáмăнто тáм, сă-тýле. Они аднú тупчúнка пýкат, и ни вéле: "Бигáјте пóскóро, глидáјте дă-избéјќте"* [ПК,2-(Пос–290)]; ~ *тој им вели: "на царјувут син ја оставих, да ја чува. Ајди, карај поскору да појми, ча пот ругузината има една дупка; оттамо излева един дјадо: ако излези, да знајш, ча ја зел"* [V,PM,233]; ~ *му дадé ú еднó пéро и му вéли: "на ти товá пéро, да гу гóриш нá вóгино да ти дóјди едúн хáрин кóн ú да гу вјáхниш, да úдиш поскóру нá цáрјут!"* [V,PM,143]; ~ *излизé уд-вóта, сă-истрисé и сăспугнá пу-лисúцта дă-ă-фáте и дăă-удáве, óти гу-излăжá дă-му-сăскинá пáшкăта. Лисúцта дрýм! Бéгели, бéге, вăлко пу-нé, и á дă-ă-фáте, áма óна пóскóро бéге* [ВК(Пат),286]; **2.** 'неодамна' ~ *Как ричé вúи лáфови, и пл'ујнá дóло, и правú кáл ут пл'ýнката, да му а липú кáлот уф óчите на слéп'от. Да му ричé на нéго: Оди си, мúи̯ си. Кумшúити нéгови, и дрýзи шо гу знáја пóскоро óти бéши слéп, вéлеа: Нé и вóа шо сéдиши да прóсиши?* [MV(K),258].

**пóсл'ạт** adv **1.** 'после, потоа' ~ *"хáјдибé Ќел'éш'! óш'ти тýк си?!" "é, ш'тó да прáв'ạ, такфóс халáт ми дáди цáр'у и јас за си дóјда пóсл'ạт"* [MS,t,36]; ~ *царјув син отиде, га вели: "е побратими, динеска ке да са укачими на јабăлката, да јадеми јабăлки, туку тинака напрет ки си укачиш, та јазика послет"* [V,PM,71]; **2.** 'назад' ~ *за вéзма аргáтиту и стрăпувéту и паламáрка и за ж'éнат; идúн за úма пóсл'ạт, шу заврăзува снóпиту* [MS,t,66]; ~ *те как видоха, ча послат идат мајка му и татко му, детенто вели на сестра му: "мила моја сестру, да кладеми тука бричот, и Бог да даде тузи место, тези камини бричови да си чинат, да не можи ни човек да промине приз тука, ни добитак"* [V,PM,240]; **3.** изр. **зема на послет** (= кога некој некого следи) ~ *и кату вечерјаха таму, царјут и лалата заспаа, и тојнака запал'ува фенерчиту му, изл'ава на лагăмот. И лалата си*

*разбуди оно саат и гу зема на послет: ајде-ајде, отиде добро халвацие на лалавата кăшта* [V,P-M,57]; ~ *дека са чудиха, ету најмалкото дете отстрешта. Тогас кату арслан са метна наврах змиата, та извади негова остра сабја, фати комат по комат ја стори змиата. И така гу земаха детенто послет и отидоха сички, си собраха наедно* [V,PM,231]; в. **напóсл'ạт** [MS,s,87].

**пóсл'ạд** praep 'по' ~ *"ш'тó да прáв'ạ!? такфóс халáт ми дáхти, тузú гу пáт'ạх и јас за си дóјда на пóсл'ạд вас"* [MS,t,35]; ~ *кату отговориха така просицуту, хајдутот чул сичко, сетни се послет него ходиши, го ловјаши да му везми капата на просекот* [V,PM,**188**].

**после** praep 'по' ~ *после ручокот тресноваши трохите от софрата на морету; да јуде си научиха три малки риби, дохождаха тамо. За ден тој кату глендаше рибите, как јадјаха трохи, сиир му са праиши* [V,PM,169]; ~ *пóсле н'áколку дéна стигнáли на едúн балкáн, нéтри на една гóра, штоту сал еднó нéбо са глéдаши* [V,PM,27]; ~ *га зéма рúбата, кинúса да га закáра на домá му, и богáтиот пóсле нéгу отúваши* [V,P-M,17]; ~ *пóсле мăра врéме богáтиот си разбол'á тéшкạ бóлка, гу зафтăкна гăрло* [V,PM,17]; ~ *и пóсле двé-трú саáти грăмиш са чинú на небóто, паднá тéшка мăнгла* [V,PM,24].

**пóсле** adv 'потоа' ~ *зăпрé вујнáта. Кăт тúă гулéмте дăржáви сéгичка шо дáват кумáнда, тăкá зăпрé вујнáта. И кажáа пóсле: "Кóј сáке да-с-јóде слубóдно-ј, дă с-јóде дóма, рóднуто мéсто" И нúă стујáме петнáјс дéна, пá нă-мóж сă-рéшме с-јóдме* [ПК,2(Мор–218)] – уште еден случај на употреба на перфективен презент: **нă-мóж сă-рéшме**.

**после** pf (< постеле) 'стави покривка врз нешто, односно направи тоа (нешто) да биде покриено', в. **постила** ~ *сака да чини удаја и да после от фил'ут кожата* [V,PM,42]; ~ *тạкá ќи-нáпрạјми в-едná сóбạ висóкọ кạт-нạ-крéвạт, и-ọзгóри ќи-пọстéлими б'áл чạршáф и-ќи-нạфạрлýвạми лúстạ ọт-цăрницạ кạт-ќи-изл'áгạт цăрвитọ* [ЛС(К),136] ~ *хем пуснал един човек от четиријсете, хем му рече да му кажи на царјут, да постеле от скалата дур на филдишната одаја сé маргарит, да така да изл'ази нивјастата* [V,PM,173]; ~ *му вели на цар'ут: "харну ти докара авциолиа таја кожа,... да направиш една удаја и да га постелиш"* [V,PM,41]; ~ *зема детенто от дјадото остра сабја, да јутиде на царскиј конак. Постела момата, ја тој ја вели: "моми, за мене друга постел'а да постелеш"* [V,PM,175]; ~ *тогас негов лала стори тертип, аскерот опрегна и кучиата сос четри кон'а бăрзи. Постелаха нетри у кучиата сè златни постел'а, фати царјут, са прости сос царицата и вјахна на кучиата* [V,PM,210].

**последи** pf 'тргна да оди по некого, да го следи' ~ *тогај дјадото му и рекла: "немој хождаш, јуначе, на панагирот, туку ела с мене да ти зан'а на един пазар, да добиш харно!" И детенто послуша на стариот и го последи него. И ходејке по тука, по тамо, јутидоха на една гора* [V,PM,174].

**послинта** adv 'потоа, после' [ПД(131)].

**послуша** pf 1. '(не) прифати нечиј совет, односно (не) се согласи' ~ *она му и рекла: "сакăн брато, да не пиеш от таја вода, ча ки си чиниш елин!" Тој на сестра му не послуша, туку и пил он тамо вода, и заеднош са чини елин сос големи рогови* [V,P-M,240]; ~ *тóјнака не послушá на гóлојут, што му речé, тýку еднóч стóри ниéт, киниса* [V,PM,21]; ~ *тóјнака не послушá, останá тáмука; и брат му гу остави и си отúде на домá му"* [V,PM,28]; ~ *и не ми остáвиши да úдам сос óниј трагóвец, áма јáзе не послýшах на тéбика и отúдох* [V,PM,16]; ~ *му вели на нејн мăнж: "ету, глендаш тиа калугери, што шетат по тука? Наши л'уди са. Татко ми ги пусна да на терат". Сакин да не излезиш по вăнка, да тја видјат: за ти познајат, та сетни лошу за патими". Тос не и послушал* [V,PM,238]; **2.** 'слушна нешто (за кратко време)'; ~ *тугáс фáти киман'éту да гагарúса. Сă запр'á мрăва на скáлата и гу послýш'а* [MS,t,27].

**послýщјова*** impf, в. **пуслушува** ~ *и тогá чјол'ака зе парúте та стáна гол'ам и зингúнин на сúчките. Штотó бе тóлко испáднал, тóлко млóго стáна зингúнин и пăрф, сúчки на нéк да са пúтат и да гу послýщјоват лакáрдиетá му* [V,PM,263].

**пóслăбóдно** adv 'кога нешто се врши без притисок' ~ *тувáрна, азăр, кóлта с-јаа-устăвúме, тăкá избигáме ус аднá дýша. Ус-житвáрски рýби, кăквú били, ус-тăквú с-јóдаа чувéџто, ус-дрúпуви рýби. А дрýзи сéтне нă гóре, шо бигáа, кá-с-утвурú бојо, пó сă-нăбăвúа, пóслăбóдно си-зимáа шéј* [ПК,2(Иџ–282)].

**поспúе** pf 'спие малку' ~ *и тóјнака, кату ориши млогу саат, са умурú и отúде, легна пот крушата мăра да поспúе* [V,PM,30]; ~ *и как кинисаха, хожсдаха на пăнтјут. На едно место беха седнали да починат. Момата полегна на неговото колено, да поспие* [V,PM,192]; ~ *дојдоха на самовилцката река. Тамо имало млого хубаво место зелено, и легнал попот малко да поспии; пападјата седјаши тамо. Дека седјаши, дојдоха две змии, да фатиха тамо да са борјат* [V,PM,216]; ~ *мајка му му рече: "Ил'у сину, тој занаат останалу от башта ти, ти да го не зафатиш!" Он мајка не послуша; стана другио ден па отишел на полету да лови. Пак лов не добил и седнал одол една вăрба под сенката; полегнал да поспие* [V,PM,170].

**посрамин*** adj 'кога некој чувствува срам, засрамен' ~ *царјут поверува харну, ча тој е негоф син, гу зема заедноч, гу облечи сос царски дрехи и му вели на лалата му: "еј лала, еј лала, иди на дома ти да чиниш зап твојта кубила, да си чинам зап мојто жрјапче!" И така лалавата мома остана посрамна, пак младоту халваџиче царјуво дете са познало* [V,PM,58]; и: **построамин*** ~ *му вели на татко му: "и јазе да пода, тате, та да видими, как за стани таја работа!" И татко му му даде изин. Отиде и среднојут син, и на него така му стори водинчарот. И тој са вăрна млого пострамин на татко му* [V,PM,**201**]; ~ *тогас нај-малкојут и рекла на татко му: "е тати, двата ми братќа отидоха на водиницата, пострамни са вăрнаха. Сега рендот дојде на мене, и јазе да пода, от рент да изл'а". Фати*

*нај-малкојут син, стори сам един товар мливу, товари на кон'а, отиде на водиницата* [V,PM,**202**] – во контекстот го имаме примерот, што ги довел во заблуда поранешните истражувачи на долновардарските говори, во врска со нарушената конгруенција во случајот: **нај-малкојут и рекла на татко му,** што ја третираат како резултат на развој (вокализација) на крајниот **ър** во **реклъ**. Ние веќе укажавме дека се работи за нефункционирање на категоријата род; поопширно в. во граматичкиот дел.

**посра́шно** adv 'кога се случи нешто од кое човек може да се исплаши' ~ *и са небјéто заóблачи за да фáти дăш, и са залăска там на една́ бáрчи́на, и са еви́ха два оганје́ и ... погăрмја оште аднăч по-срáшно, и ви́де, чи ади́на óган ди́гна са, та пáдна фаф полéто, фаф ади́н сáс* [V,PM,261].

**посрештне*** pf **'пречека, сретне'** ~ *На врăштането тој нихтјал да ја прибăрка, ами терал мјасто тјасно да најде, за да можјă да ја прихрипне... и си останал ч'ул'ак. Тога утишал дома си, жената му го убаво посрештала* [V,PM,286]; ~ *та зел ќосéто на дéтето дрéхите и кóн'а и, катó стигнáли блíзọ прí касабáта и фл'áли да посрéшнат на визи́рја дéтето, покáзал са ќосéто чи тóј му е си́н* [V,PM,257]; ~ *като стигнал дома си, тја като как напреш изл'ала да го посрештне и да му фати коно. Пак тој, нал'утен, искарал сăбјăтă си и сă мăчил да јă убијă* [V,PM,281]; ~ *Граждането сă ч'удили, как таков царски ч'ул'ак шта кондиса в такавă кăштă, в котрă саде мăжо си-бил и затова на другă кăштă натакмили хи кунак и изл'азли да јă посрештнат* [V,PM-,282];

и: **посретне:** ~ *сегá ги-нóсạт и-тíạ пạрí шọ-ни-бáạ вạрнáти и-нóсạт и-дрýги пạрí пá дạ твáрạт дạ-зéмạт. Истọ прáј óн-пạ... Ги пọ-срéтạл фи́но, твá, ọнóвạ, и-тíạ пạрí ги-врáт'а* [ЛС(К),113].

**пост** m 'чин поврзан со религијата кога верниците, во одредени денови, поврзани со некој празник не јадат мрсни работи, а во одредени денови пак воопшто не јадат' [MS,s,86]; ~ *Кóлко врéме? Ими јá лáги. Ут кá бигáме, рéчи тó пóстот ујзвăрвéме, бугурóјчќо: пóс. Бугурóјчќо: пóс гу-јзвăрвéме и си дујдéме на-вáки, спурти Бугрóјца. Бугрóјца лижáме уф-Крéсна, кá и́деме тýка* [ПК,2(252)]; ~ *пáлај на стрéдно пóст при Вили́гден, на три́ти нидéли ут стрéдно пóст* [MV(K)294]; ~ *илим Исус гу фати́ ут рăката, гу криња́, и он стањá. И ка флизé уф кýќа, Учени́цити му пи́таа на нéгу: Оти ни́а не можáми да гу извáдими? И му ричé на ни́х: Вá рăѓа су дрýго ни́што нé и чирé да испáдни, тукý су мóлба и су пóст* [MV(K),285] – во текстот имаме проширена употреба на предлогот **ут** наместо 'за': **гу фати́ ут рăката**; втората дијалектна посебност е во употребата на кратката зам. форма за датив **му**, наместо формата за прав предмет 'го': **Учени́цити му пи́таа на нéгу**. Сп. уште: **Велики пос**, или **Виликденски пос,** односно **Вилидинскăју пост** [ПсС(З),64]. Верување: **Вилики пост** трае точно седум недели. **Вилики пости се** строги пости. Нема да се омрсат дури и болни луѓе. Мнозина првиот ден од Вилики пости ништо не јадат и не пијат – за да им се испостат цревата, а децата и бабите **тримират**, т.е. ништо не јадат до среда наутро [ТГ,13].

**пóста** f 'дел од нивата што го зафаќа група жетвари кога жнеат' [ТГ,-336]; ~ *кóлко шо ки зăфáтăт нă едúн пăт* [ПК(Мор)]; в. **постаџија**.

**постáна** pf 'бидна' ~ *ас не зéвам нúш-то, já-го тестамéнто, пá-тук-е, já ќи-го-дадéме уф-бáбата. Има и-тú да jадéш, и-áс, и-ќéркатa. Ас сăм зéт, готóво, тú м-испрáти, вúка, и-зéт постáна, шó-ти-и мăка сéга* [ЛС(К),126].

**постане*** pf 'се измори' ~ *и картал-лите заедниш гу земаха наврăх крилата им и фатиха да л'атат с него тăкмо три дена и три ноќа, до там постанаха* [V,PM-222]; ~ *тогас царјут му вели: "побратими, сега и двата да ходими, ке да постаними, но нади јаика да ти вјахна мăра, и сетни тинака пак ми вјахнуваш мăра – така да гу извадими* (пишува: 'гузизвадими' – печатна грешка?) *то јукуш!"* [V,PM,54]; ~ *óнúа хизмиќáри, сóс десетjá магáрита товáрени,* (пишува: 'говарени' – печатна грешка), *прáв пăт кату úдиха, тиúса едúн азмáк нá пăтју, от тáм удрúха магáритата да проминáт. Кату ги удрúха аф áзмáку, четритjá магáрита, кату бéха слáби, постáнаха* [V,PM,114] – присуство на архаичната наставка за множина кај именките од ср. род -**ета**: **магáрита** (< 'магарета' – со редукција на неакцентираното **е** во **и**); и: **пустани** ~ *и сéднăл тáму нă-тá дă-почúне стáрјут. "Сéдни дéте, му-рéкăл, дă-пучúниме". Стáр чóек. – "Оф!", стóри кóга сéдна. Оп, уд-дýпкăта излéга иднó. – "Шó мă-вúкăш!", вéле. – "А бе, кáко тă-вúкăм, вéле. Јáска пустáна и "óф" стóру"* [ДК,140]; ~ *Уфчáрте гу-причикáле, му-дáшле кóлку сáка дă-сă-нăпúе бинúца и идну-гулéмо гăрне зă-дóма. Ама пăту бúл плăнúнцки и дилéку и пу- стáнăл. Нóси-гу су-иднá рăка – пустăнáла, нóси-гу су-дрýга рăка и дрýгăта пустăнáла* [ДК,152]; ~ *му вилú: "пýстај, пóпи, ут млóгу пијéни пáдна"* [MS,t,69].

**пóстаџ'ија** m 'тој што носи писма, поштар' [MS,s,87]; сп. **тахидрóмус**.

**постаџија** m – кога се жние нивата се изделува на делови како ленти и секој дел што се жние одделно се вика **поста**, тој што почнува прв да жние, ја определува постата и го држи правецот, за да не стане постата некаде поширока, некаде потесна, тој се вика **постаџија** (*кој сече поста*) [ТГ,336].

**постелан*** adj 'кога нешто во тенок слој е распослано врз некоја површина (рамна)' ~ *на скалата го беха ч'акали до хил'аде душа, хем от скалата до неин конак беши постелана сè многоцен камин и маргарит на земјата* [V,PM,172]; ~ *кáк вúде цáрјут Кира Мáргини конáки, чýдум са почýди, и, гá излезé Кирá Мáргу, ги досрjáти сос млóгу ихтибáр нивjáстата и зéтјут, га кладé нá еднá удаjá, постéлана садé у злáту* [V,PM,-140]; со редукција: **пустилáн** ~ *утúди гóр'а ж'инáта, му пустилá идúн јатáк за да си л'éгни. Исл'áзи дóл: "áку ви сă спú гóтуву ји гóр'а пустилáну!"* [MS,t,37]; и: **пуслан** – кога се спремаат за спиење, долу на земјата има *пуслано ругузина*, а врз *ругузинта* некои ќе постелат душек полн со стари крпи и памук [ТГ,22]– материјалот е регистриран во селата во Гевгелиско, но поодамна.

**постéлка*** f, в. **пустел'а** ~ *сиромáхот отúде нá домá му, вéли нá женáта му: "áди жéну, сегá нúа кé да сéдними нá брáтовата ми кăшта: сóс кутúјката трáмпа чинáхми". Женáта му му вéли: "áми тúа*

*постéлки дéка ки ги остáвими?”* [V,PM,149]; ~ *тогас вели Половингăзју: “така не е научен тојнака да спие, ами сака постелка пăлна сос алтăни, перница сос злату, та така да спие”* [V,PM,103]; ~ *и л'у отидоха аф царските конаки, царјут и викнал двамина л'уди и им рече да испастрјат при неговата удаја една удаја, и они заедноч земаха метли, изметуха удајата, га послаха харно сос постелки царски* [V,PM,64].

**пости** impf 'кога верникот не јаде мрсни работи (во одредени денови пред големи празници)' ~ *вúа си мóлиши: Гóспот, исполáјти, шо нé сąм катý дрýзити л'ýди, лóши, крúви, пýшти, јá кату вá јумбрукчúата. Пóстам двáш на нидéл'ата, сăто стóка шо úмам дáвам на дéсет иднó* [MV(K),280] – во случајот вокативот се изразува со номинатив – **си мóлиши: Гóспот, исполáјти** (м. 'Господи') ; ~ *и аку не пруштáвати на л'ýдито кабаáтити на нúх, нúто Тáтко вáш ки ви прóсти вáши грéхови. И кóга пóстити, нúм да си чúнити катý óпаки жáлови, шо си расипýат лúцито нúхно, да си пýл'ат на сфéтут шо пóстат* [MV(K),282] – во текстот посвојноста се изразува описно: **на них (кабаáтити на нúх)** м. 'нивни'; сп. обичај – за празникот *Крстовдин* се пости строго, не е дозволено да се јаде ниту зејтин ниту *шарлаган,* бидејќи *са посте за крс.* Попот оди по куќите да *свети вода.* Жените земаат вода од котлето на попот, од *светата вода* за *нов квасец фашќајне* [ТГ,24].

**постила*** impf **1.** 'мести постилка' ~ *по вечерја зема она дјатенто нејно, отиде нетре да спии, па него му постила вунка, зашто беши лето* [V,PM,163]; ~ *си собраха на трапезата, јадоха, пиха; стана ламјата постилала дјушега, перници, за да легнат да спат, та тогас чиниши хесап да ги изјади* [V,PM,103]; ~ *пустúлам килúм'у, кривáт'у; ја пустúлам трáпизáта* [MS,s,94]; ~ *з'éва ч'ýлуви и сиц'úм'ą и синдýќу ут динѓáсувáниту ... и пустúла ч'ýлу на синдýќу* [MS,t,5]; **2.** 'става нешто (во случајот послужавник, табла)' ~ *тогај за седнат сички, му вел'ат говорјат: “чистита ви сватови” и од двата страна. Тогас за постилат тавла отпрет них от дивојкините страни, и бл'уда с ририф, за фатат да пиат ракиа...,* (в. **после, пустеле**).

**постил'ак** m 'она врз што се спие', в. **пустел'а** ~ *от ка префăрлил вагичката, на мужел вике да оде пу него. Други пăт си пофалил царут душегут (постил'ак). Братјата пофалиле Алатувут инди, бил поарин* [V,PM,272]; и: **пустил'ач** ~ *појде лудо с-една риза грозде,[ појде младо с-една риза грозде,[ да излăже мома црнајока,] да ја носе јуф гора зилена,[ тамо они век да си векуват,[ пустил'ачут – кујун детелина* [ТГ,51].

**постилане** n, в. **постил'ак** ~ *и фáф сарáе фнéтре така сú свáтешја и данјá и нашјá, и нúшто ни липсовáшја фáф сарáе нúто óт едéне, нúту от пúане, нúту о(т) дрéхи за нóсене, нúту дрéхи за постúлане* [V,PM,259].

**постои*** pf **1.'причека'** ~ *тој му и рекла на хизмиќарот: “постој, почекај ошти малко да са шетам”. Как отиде приз една чаршиа да са шета, промина приз царскиј конак* [V,PM,238]; ~ *му вéли бáбата на нéгу; “пóстој тýка тúнака! Јазе ки*

*изва́дам же́нски дре́хи да си приме́ниш и така́ да ти зе́мам не́трика!"* [V,PM,9];~ *арисах си мома, мале,[ јуд сред горна мала,[ баш на лева страна.[ Иди ми ја сакај, мале,[ дал ки ми ја дадат,[ ако ми ја дадат, мале,[ постој, пуглидај ја* [ТГ,50]; ~ *и му дават алтунот, и тој го и видел и му вели на човека: "постој тука, јазе да пода дур на дома ми, да зема пари, да ти расипа алтуно!"* [V,PM,188]; ~ *мо̣ма́ му ве́ли-го̣́ри: ко́ си ерге́н, по̣сто́ј, ча́кај,[ да̣ ти да́м кӑ́тка̣ мӑ́ша̣на̣; [ ко́ си же́нен, гле́нда̣ј си пӑ́нтју,[ гле́нда̣ј си пӑ́нтјо̣, скрӑ́ши си вра́то̣!"* [ПсС(З),74]; **2.** 'остане нешто некаде за кратко време' ~ *и рекла на жената му: "Мол'ӑ ти сӑ, дӑштерју, нека постои това сӑндӑк дома ти ду утре, чи шта ида на једно мјасто, та ма је страх"* [V,PM,280]; ~ *ја нусиле јуф кулиби,[ јуф кулиби пра трлото,[ малце време пустујало,[ малце време пред вичери,[ си пувиде млади Стујан,[ си пувиде дробно стадо* [ТГ,103]; **3.** 'егзистира, го има' ~ *и ќи-ка́жум, о́ти читри́ристо́тини гуди́ни пусто́т русӑли́јте. Ѓу́ри пе́јсе и пӑ́рва гуди́на ти́а̣ о́ра, пе́сни, русӑли́јџки, ги-јскӑра́ме уф но́ти. Сӑдумде́сет и пӑ́рва гуди́на ги-нуси́ме уф-За́греп, сӑ прӑслика́а и руса̣ли́јцките, мӑкидо́нцки о́ра сӑ-чини́а уф-дукуме́нт, уф-но́ти* [ПК,2(Крец–305)].

**Постол** top. 'име на населено место во Еницевардарско' ~ *и него ки гу зем или ки гу пуштам (демек ки му платам пӑтните арџови) на Постол за јдно видувајне...* ~ *Постол се наогја на иден рид шо јаваш-јаваш се чина по нисук ут кӑда-ј селто* **[МЕ(Р),70]**.

**постолџки*** adj 'нешто што се однесува на името Постол' ~ *он ут селто не, ама ут постолџкјут синур можа да са вида* **[МЕ(Р),71]**.

**по́сустра́ше*** pf 'многу се исплаши' ~ *ка́ о̣-зӑпӑли́а̣ Кӑли́нуво, а́с та́м би́х. Удде́х Кӑли́нуво нӑ-го́сте дӑ-пусе́дум. Туга́ј стӑна́ та́а чу́дба. И на́ште те́пӑт и Ту́рџте те́пӑт. Адно-вре́ме Ту́рџте по́сустрӑшиа* [ВК(Мал),289].

**посӑ́рнен** adj 'несреќен, поцрнет (во случајот кога некој е во лоша брачна врска)'~ *мо̣ма́ му ве́ли-го̣́ри: ко́ си ерге́н, по̣сто́ј, ча́кај,[ да̣ ти да́м кӑ́тка̣ мӑ́ша̣на̣; [ ко́ си же́нен, гле́нда̣ј си пӑ́нтју,[ гле́нда̣ј си пӑ́нтјо̣, скрӑ́ши си вра́то̣!" – "Не сӑ́м ерге́н, но́ посӑ́рнен,[ ма́јка̣ ми зе̣ла́ невјӑ́ста,[ ха́ро̣ дрӑ́мливо̣, мо́шне спа́нливо̣"* [ПсС(З),74].

**пот** f 'течност што ја излачува човек (или животно) од потните жлезди, има солен вкус'...

**по́т'** pf 'појди' (заповеден начин – 2. л. едн.) ~ *и д'ӑ́т'а̣то́ј би́ш'и разбуд'е́ну, му вили́ на н'е́гу: "по́т' ма́јч'ин-ти!"* [MS,t,17]; и: **по́ц (си)** ~ *ти ги з'е́вам ко́н'у и ру́бит'а̣ и т'а̣ пу́ш'там го́л, да си по́ш'; по́џ-си сӑ здра́ви!"* [MS,t,41].

**потамо** adv 'надалеку, натаму' ~ *фати царјут, кладе на едно далечно место една остра сабја и една тешка бозлугана, ги пусна и децата потамо, да ловјат* [V,PM,232].

**по́те** n 'сад од глина' ~ *ста́рска ду́ма, мӑле́чко бӑрда́че* [ПД(120)]; од Солунско (кај Малецки): **по́т'а̣** 'сад од глина со рачка во кој селаните си носат јадење кога се отидени во нивјето по полски работи' [MS,s,17]; во Кукушко запишавме: **поте** 'чаша од чинго или глина, собира околу

250 грама' ~ *дóнц̌j-о тó пóтто, нă-пинџéрката-j, дă-с-нăпим вóда* [ПК,2(87)].

**потéче** pf 'се појави течност' ~ *змéо кажáл: "Чим си-тú пóсúлен, зéми едúн кáман, стúсни-го и уд-нéго нéка потéче вóда"* [ВГ(М),272].

**потискă** (или **баскија**) f 'вид мрежа, предмет за ловење риби' – *баскијата е* вистинско мрежасто ѕвоно. Ќе се земат два *пăрта* во вид на полукруг, па најпрво ќе ги укрстат и ќе ги зацврстат еден за друг, а потоа ќе прицврстат околу нив мрежа и ќе се добие вистинско ѕвоно, кое од сите страни е затворено, освен одоздола, како ѕвоно – со него се *потиска* рибата' [ТГ,396]; ~ *тијă шо сакăт дă ловăт су потискă или су мрежи му плајкăт нă мајстурут нă кулибăтă кесим* [МЕ(Р),89].

**пóтúх*** adj 'помирен' ~ *Пá-с збрáме дистúна кăшти уд-Мурáрци, тăргнáме. Мóстут рăсúпин, тáм áјн мóс пăднáл, џилéзăн бúше, пăднáл, с-убисúл тăкá. Ејн дрýк úмше, óн нă-цéло дúдгнин. Едúн пóп уд-Владá·та* (село на брегот на Дојранското Езеро, сега за жал во Грција), *тáм купúл нéка· кóличка, уд-Бугáрја, áма вó·та гă-смутáла кóличката, гă-уткăрáла нă-ќóше, тáм пóтúха вó·та* [ПК,2(220)].

**пóткоф** m 'ставање метални плочи на копитата од домашните животни' ~ *Глигóре, дубúцте ми-сă зă-пóткоф, дă-ј дóнцум?* [ПК,2(87)].

**поткол'ани (са)** pf 'клекна', в. **путкулн'ава** ~ *тогас царскиј човек, кату ја зема нас мома, ... та трагнали за да идат. И тихиса приз мајчиниј гроб да проминат. Таму изл'ази царјувата мома на врăх мајчин гроб, са поткол'ани и фатила да плачи: "Ах мале, мила мале! Стани да видиш, на што кучка маштеа западнах"* [V,PM,275].

**пóткфас** m 'тесто со квасни габи што се користи за заквасување на лебот (пред да се пече)' [MS,s,87]; в. **кфáс**.

**потмести (са)** pf 'се тргна, се измести' ~ *му дашла един кат такăм руба, штото царјут не имал таквас руба, да така изл'ази пред царјут. И царјут, кату гу виде, стана прав со сичкиот аскер. Но арапинот ниту стана, ниту са потмести, зашто уклава ламјата* [V,PM,222].

**пóтне** impf 'се припотува' ~ *фăтúла дă кáжва. Му-вéле: "Јác бé мă-лéчка. Мáјкă-ми ќ-ýмре, мăштé-ăта вó и вó ми-прáј". А мăштé-ăта фăтúла дă пóтне* [ДК,145].

**потон** m 'покриен, но отворен дел на предната страна од куќата, голем ходник' ~ *царо нова сахат сă лăхало та излăзăл на потоно да сă расходи и, като видăл чл'ака, рукал го при нăг* [V,PM,289]; ~ *и рекла на жената му: "Мол'ă ти сă, дăштерју, нека постои това сăндăк дома ти ду утре, чи шта ида на јედно мјасто, та ма је страх". Тја хи рекла: "Макар, бабо, остави го тук на потоно!"* [V,PM,280]; ~ *зела му дрехите, надјанала ги, и тивдил утишла ду едно равно поле, там наградила едни сарајă, на котри доварето били от голо злато, потонето от сăрче, и на сјакă камаркă светил златен свещник* [V,PM,285]; и: **пăтóн** ~ *кă-дујдé Пúо, ăднó Пúо, ăјдýт е тó, чýкăт нă-пóртăта, нé-утвáра... Кó и-глéда чéтникут зăстăнăт су-пýшката тă-кá зăтскриéно и утвáра ут-гóре су-пýшкăта. Гóре пăтóн úмăше. Ут-пăтóно фăтú дă-пýка...утвурúја óгин* [ВЕв,299].

**потора** f 'вооружена група што има цел да врши одредени задачи – потера' ~ *как зе хабер аскерот, отиде голема потора на Гумен-ца, ама Шабан-Гега избегна* [МС-(В),72]; в. **путера.**

**пóточе*** n 'мала рекичка' ~ *и сегá óдат, óдат. Сл'áгали от-плaни-нáта и минáват кáо, тáа рéкичка гóри, чúста, пóточéто тáму, нáли, тéчи вóда, се-напúли вóда, л'áтно вр'áми и пóнатáм мáлку, сéднали пот-еднá гóрница (гóрница вúкати дúви крýши нáли, ... малéчкити)* [ЛС(К),114].

**потпира** impf **1.** 'прави нешто да стои стабилно' ~ *сă-путпúрат адúн на дрýк* [ПК(Ним)]; **2** – **(сă)** ~ *Кáк стáнум сáкум сă-пóтпрум. Тá-ј знáчи укăпáла снáга, крắфта слáба, јáдинто слáбо и се нăмá-л'уве чувéк уф-тéлто, кувéт нéма, тóо е. Зăшó стáрте ус-стáпче сă-путпúре* [ПК(Грам–241)]; ~ *дéвит си гудúни кáк лéжиш,[ мáјкини клéтви да-стúгниш,[ óште дéвит да лéжиш,[ нис пắрстин дă-сă-пумú-ниш,[ нă úгла дă сă-путпúриш* [ПК,-2(Крец-316)]; **3.** изр.: **путпúре súдуфто** (= безделничи) ~ *кá нé тé-ј стрáм уд нарóдо, кá тă глéдат цéл дéн путпúриш súдуфто, áска зă-тéп сă-стрăмýвум* [ПК,2(190)]; ~ *óцата му-вúка: "От-бе Пéтре такá напраúв ти? Нáли ќи-зéмиши, вúка, лáжити, ќи-дóјдиши. Да-се-насмéеме, вúка, мáлку, да-се-надлắжими". "Еми, пóгол'áма лажá от-тáа милýваш! Кóлку вр'áми потпúраши тáм зúдовéто?" Пóвечку от-трú сắта, вúка Оцата. "Еми тáа е-лажá", вúка Пéјко* [ЛС(К),130].

**пóтпис** m **1.**'лично испишано име и презиме (обично скратено)' ~ *ри-чé, јá жéнта ќи-ти-а дóнсăм, áма сáмо иднó ќи-сáкăм ут-тéп. Шó? А ку ми-путпúсăш, ричé, хóтел Мăкидóнјă (мóжи дă бúди) и фил'áн дуќáн, тó и тó.... – Ама ќи-ми-дáш и дузвóл'а, пóтпис, шó ќи-прáм, ќи-прáм јác уф-грáдут, дă-нé-ми фáќăт жăндáри* [ВЕв-(Кор),305]; ~ *ги-дадéл парúти на-едúн гол'áм кóмарцúа да-го-наýчи кóмар да-играе. "Е, такá ќи-фắрлиш зáровето, такá" Научúл-го. Трéтта годúна ги-дадéл парú-ти на-едúн адвокáт да-имитúра пó-тписи. И-твá го-научúл* [ЛС(К),124]; **2.** изр. **направи потпис** (= остави тестамент за наследство) ~ *трýјца сúна úмахме. И, дујдé рéт, áјде стáрјо, свéкуро ги-рăздилú, убувúна кăквó. Му-купú нúви уд-Рáдуво, нúви му купú и ут-тýка, му-рăздилú. Пу-двáјсе дéкара нúви му ддé. Нă-нáс супрé, е-пă úма и мăсрáф, óсум дéкара супрéме на стáрте. Ама тирáа грóбнина, áрно áма тáтку-мо си-нăпрăвú пóтпис, си-чинú, óти врăс-тóо дéте сă-пúшини нúвте. Јá кóлко умрăзúј, сјáа нéјќат дă-сă-вúит* [ПК,2(Иц-286)].

**потпúшува** impf 'става потпис, гаран-тира', в. **путпúса** ~ *му-испắлнили желáнието. И-тóј потпúшува. Е, го-ослобóдуват, си-дóва дóма. Не-знáј óти детéто зéт му-стáна* [ЛС(К),126].

**потпраг** m 'лента исткаена од козји влакна која што се протнува под стомакот на коњот и се притег-нува самарот'; **потпрагот** го викаат и **кулан** [ТГ,...].

**пóтпре*** pf **1.**'стави потпора на нешто, за да се држи'; **2.** – **(сă)** 'се наслони' ~ *Кáк стáнум сáкум сă-пóтпрум. Тá-ј знáчи укăпáла снáга, крắфта слáба, јáдинто слáбо и се нăмáл'уве чувéк уф-тéлто, кувéт нéма, тóо е* [ПК(Грам–241)]; ~ *Стáпчто нóго пумáге. Стáпче áс кóга úмум уф-рắкта нóго ме-áрно,*

*сă-пóтпрум, ќи-стáнум, ќ-óдум* [ПК-(Грам–241)] – случај на перфективен презент: **сă-пóтпрум, ќи-стáнум.**

**потпрен** adj 1. 'кога на нешто има ставено потпора за да се држи (пр. исправено)'; **2.** 'затворен' (пр. врата) ~ *и она го питала: "От кăде замина?" – Отговорил: "Низ вратта" – Становe. Коа да виде вратта затворена (потпрена)* [V-PM,295].

**потпришне** pf 'се кажува ако при печењето на лебот остане празнина меѓу кората и средината'; таквото лепче – *потпришнана литургија* не смее да се носи в црква [ТГ,30].

**потпришнан** adj 'неубаво испечен леб, со празнина среде лебот' [ТГ,30].

**пóтпăл** m 'суви ситни деланки со кои се потпалува огин' ~ *сúтни сăчкички ќи-нăрéјш уф-уцáко или пă уф-ќурсúита и ќи-ј путпáлиш; збéри-ј тúа дăлáнкички áрни сă зă-пóтпăл* [ПК,2(87)].

**потрапи (си)*** pf 'се воздржа, притрпи' ~ *така момчету, кату јунак што беши, са соблече и приближи при нивјастата да ја фати. Тогас нивјастата му вели: "бре портокалци, ошти малко не си потрапал"* [V,PM,192].

**потребин** adj 'нешто за кое се чувствува потреба' ~ *му плати и за да му пиши и друга книга, втора, што му беши потребна за детету* [V,PM,38].

**пóтрис** m 'кога се потресува околината' ~ *éту си чинú уф мóриту нóгу пóтрис, дýри кáикут ки сă удáвиши ут далгáтити, па óн спúиши. И утúдуа Ученúцити ... ем му вéлеа: Афéндо, да ни чýиш, éту ки си загúними. И вéли на нúх: А мáловéрни, óти таквúи плашлúви сти?* [MV(K)297]; ~ *уф сýбута пу вéчąра кăд зóра на идéн дéн пу сýбута, дујдé Маріа Маг... и дрýгата Маріа, а глéдаа грóбут. Ету и пóтрис сă чинú голéм, óти Ангел Господúноф ислéгал ут нéбито, ка си наближú а трăкал'á плóчата ут врáта* [MV(K),289]; во контекстот среќаваме 2 посебности, едната морфолошка: нерегуларност во категоријата род – кратката зам. форма во женски, а именката на која се однесува во машки род: **а глéдаа грóбут**, втората посебност е од фонетска природа – големата носовка е заменета со **у: идéн дéн пу сýбута** (во прашање е црковнословенизам, односно лабијализација од соседното 'б').

**Потрошако** top. 'ниви на кои се сади пченка и мак', запишано во *Карацово*, Серско; "од дијалектното *потрошак* – нешто раздробено, образувано од стсл. **троха**, во врска со гл. **трошити**" [ЛИ,Ми...,174].

**пóтрупą** pf 'покрие, потисне нешто со повеќе материјал' ~ *зąпáли-си, зąпáли-си Шáр-Плáнинą, áјди,[ зąпáли-си, зąпáли-си Шáр-Плáнинą,[ ą-пóтрупą, ą-пóтрупą три-јýнąкą, áјди,[ три-јýнąкą, три-јýнąкą, три-óфчąрą* [ЛС(К),132].

**потрăби** pl 'работи што се потребни, во случајот за куќата' ~ *тато хми умрјал, а тијă останали сироти. Дăштарчинката, като погол'ама, скрила паритја, што хми оставил тато хми, и тă такмила сичкитја потрăби на кăштăтă* [V,PM,291].

**потсечи** pf 'со остар предмет, пр. со нож, нешто што било цело го раздели' ~ *тогас детенто малко са оплаши, ама пак јуначко сарце му и заврјало, та извади остра сабја, на змиата заедно трите глави ја потсечи, та кату ја остави сос четри глави* [V,PM,215].

**пóтугá** adv 'степенување на прилогот **тугá'** ~ *уд-никóлку дéна сă-искрúвăл, сă-зăпýстăл, слáп, су-тúа рáни – гупуштúле нă-ăвлúјте тáму. Крúф кóјн кóј ти сáка! Уд-никóлку дéна тó крéни-си-а пáшкăта óди-си! – Ајт, áјде, áјде, áјде – дóјди Тýрците кóга имáле Бáјрăм. Кóј ут-кóј дă зéва кóч пóáрен, пóтугá, Тýрците пáлăт* [ДК,141].

**потýми*** pf 'отстрани' ~ *пáк лéлите и отúдоха, га вéл'ат: "éј гиди дивóјку, сáма дилибéја да ти га докáра, тогáс да вúдиш!" Тéнака сáкаха вéки да ги потумјáт и двáта от тáму, да нé ги познáи мáјка им* [V,PM,142;556]; ~ *сáкаа лéлите и да гу потумјáт дјáтето* [V,PM,556].

**потури** pl. tt. 'широки панталони' ~ *скокна право на Сраула, му сиче учкурите от потурите* [МС(В)97]; и: **путýре** ~ *широки панталóне úмише еднó врéме – кут Тýрците шó нóсăт* [ПД(118)]; ~ *и на чеса дојде мечката и е фати да е дере сас нехтете, пак бабата е барашја мечката и хи са мислеше, чи е јонак, и така хи вревеше, като е барашја: "Милие јунак, сас ќурк и сас путуре!"* [V,PM,264].

**пóтфат** m 'маја за кисело млеко' ~ *зéх пóтфат, ќи-прáвум кúсло млéко* [ПК,2(87)].

**пóтăкá** adv 'потаму' ~ *на-пăзáр óдăхме ф-Штéмница пóвке. Тáм бúше пăзáро, тáм бúа Тýрцте. Бéзи бúа, тáм бéзи живéа. Цéлта укóл'а бéсте сè тáм живéја... акóртно мéсто, пóтăкá, пó-уфплáнинта, вóда пóвке, лáдно* [ПК,2-(216)].

**потăни*** pf 'пропадне, се изгуби во течна маса' ~ *му вéли: "éј мăжу, што тóлку са чýдиш? Далú ти потăнаа курáбите или пари нéмаш?"* [V,PM,30]; ~ *пáк вечерóт му вéли на брáта и: "ти са мóл'а, брáте, да úдиш да ми докáраш сáма Чингúдилибéја да га вúда!" Пáк тóјнака утринтá станá, отúде нá Чингúдилибéини конáка. Кóн'у потăна, батúса до корéмо, не мóжи да излéзи* [V,PM,143].

**пóтăнце** n, dem. од **поте** 'сад од глина' ~ *стáрска дýма, мăлéчко бăрдáче* [ПД(120)].

**пóубав'ą** adv 'подобро' ~ *си р'éч'и: "óшти прăвна в'éч'ер, гл'éдај ш'то ми вилú! фандáсу, ш'ту úмам да трăгна ут н'éја; пóубав'ą – си вилú – да си пóја!"* [MS,t,29]; ~ *тóј му вилú: "хúч' парú да ми ни дáваш'и, тузú, ш'ту гу наýм'ăх, пóубав'ą да м'ą уклавéш'!"* [MS,t,19].

**пóудник** m 'јаже со кој се води добиток' [MS,t,87]; сп. **вудúло.**

**пóутаташк** adv 'потаму' ~ *ц'áска пу хóртумата, прáви ч'изúја ... ја удм'áстува хóртумáта инý мéтру пóутáтак* [MS,t,3].

**пóутр'ą** adv 'денот што доаѓа по утрешниот' [MS,s,87].

**пóучин** adj 'тој што има повисоко образование' ~ *úде сúлин, сúлин тóо англúјскоо тăргóвиц: "Шó-ј тáа рăбóта, кăквá-ј тáа рăбóта?" Устáтку-му сă-пăзáрăт: кóлко сáкиш, тóлко. "Нá-т тóлко". Гу-зúме дéтто óн, дéтто му-вéле: "Еј, утmén пóучин нúм зúми"* [ПК,2(Ним–271)]; ~ *óн прáво нăжéн-мо: "Шо бă, жéно тáа рăбóта?" "А, бе мăжо, áс ăднó пúсмо дубúх: ет-тăкá и тăкá пúше". "Ах, рéкал, дă-мă-а éбум, сăј бúло шó ми кăжа: ут-тén пóучин ним зúми"* [ПК,2(Ним–271)].

**пофали** pf **1.**'кога се зборува пофално (за некого)' ~ *зафатил да испитува*

*сјако ђаволча, што је усторил на л'удето нози ден. Едно рекло: "Јаз тăј и тăј усторих на нашатă тук чорбаџијкă, и сега је мăжо хи тера да јă убијă". Другите фрет за това го пофалили* [V,PM,281]; ~ *друго рекло: "Јаз днеска, двамина брăта на едно лозе дел'аха еднă лозă, седнах вăрх нејă и шта сă истрепат от карание". И него пофалили* [V,PM,-281]; **2.** – **(са)** 'кога некој за себе, или за нешто свое, зборува многу позитивно' ~ *Предлозан му гу отнесуве паунут на царут. Напкум царут си пофалил којнут. Братјата рекле: "Алатувут којн е поарин ут твојут"* [V,PM,272]; ~ *тáа лисúцта ги-набисúла сúте нă-тă-вáно, а пă куму вăлче, вăлко у-тúвал нă-гóсте ф-н'á·. И сјá·, óн óште нé флéгăл, тáа дă-сă-пу-фáле: "Кýму вăлче, нé пуглéдни нă-гóре, зéр тăрне, глóжде úма, ќи-т сă-нăпрáшат óчте"* [ПК,2-(Мор–225)]; ~ *и óна ќи-сă-пуфáле ус-думăќинлăк, нé глéде пуд нóк-тто гăби ќи-ј нúкнăт* [ПК,2(189)]; ~ *и, кату дојде по напрет, гу искриха; и от шес саата сетника дојде и другиот и са пофали на ламјата: "ету, господарка моја, га куртулисах момата ти, гу успих тјахниј бăрзоходеца и му земах капата!"* [V,PM,46]. Употреба на номинативна наместо вокативна форма: **ету, господарка моја.**

**пóфат** m 'работа, фаќање'; сп. изр.: **úма пóфат** 'кога некој со умешност работи, умее' ~ *úма пóфат, му óде уд-рăка, нóго скóро рă-бóте чувéко, áска нă-мóжум кут нéго* [ПК,2(87)].

**пóфте** pf 'посака' ~ *и óн пóфте бáни-чка, дáј му; пóфте да-зéме, áма си-збрá рăкичкăта, сă-зăстрăмú* [ПК,-2(87)].

**пóфнăтре** adv 'кога нешто се наоѓа не при крај, туку подлабоко' ~ *и тăкá дујдéли ду-дýпкăта и влизéли фнăтре. Вăлко зăстăнáл мáлце нă-стрáна, лисúцта-пă уддéла пóфнăтре дă-му-дунéсе нéшто нă-вăлко, дă-гу-гóсте... ạдéто си-е-тăкá дé* [ВК(Пат),286].

**пóфтур** adv 'одново, повторно' ~ *гу удрúва инá јáблăкă мумáта, фáш'-тат да сă кáрат и дрýги јунáци, тáм ш'ту имáш'и: "јóк! м'éн'ạ м'ạ удрú!" "јóк! т'éб'ạ т'é удрú!" гу кл'áват Ќел'éш'у пóфтур да пруминé* [MS,t,34]; ~ *прати едúн човéк нéгов пáк да ги земи џифарџúите, да ги сăди пóфтор* [V,PM,9]; ~ *свăршúла са клéтвата, штó са проклéло детéто на ќосéто, óти, акó омреá та нá пофтóр да стáне, тогá да кáже на баштá си нá визирја, чи тóј му е сúн* [V,PM-258]; ~ *гу пúта пóфтур: "ш'тó кл'áди да сă пукáци?" "кл'áх ри-ж'éнуту на пýмпу да сă пукáц'ạх!"* [MS,t,51]; и: **повтор** ~ *тогас кралицата ја беши ч'ула и по-харно така слушала; повтор кату чула хуба е, излезе долу та ја вели на момата и тамо на старолакот: "што сакаш тука мајсторко?"* [V,PM,196]; ~ *пак повтор гу викнал; тогај стана момчету, отиде на царјут, му са поклони дур от земјата, и царјут му стори една политика, знаете, хем му стори место, и седнал при царјут* [V,PM,**191**] – проширена употреба на предлогот **от,** наместо 'до': **му са поклони дур от земјата** (м. 'до земјата').

**пóфăт** m, bot. (Пат) во Ник **пóвут** 'растение, *тóо· сă пувúве пу нéко· дăрво, сă пукáчуве, џăфте бéло цвéтче и фúно мирúсе нă слáтко*' [ПД(123)].

**по́ха** f 'јаже, плетено' ~ *кана́п'у пл'е́тин* [MS,s,86].

**по́ха́рно** adv 'повеќе, посилно' ~ *ету и кл'у́чот от магази́ата и, за да веру́вати по́-ха́рно, ста́ните да и́дими аф гора́та* [V,PM,22].

**похарци*** pf 'потроши' ~ *тја му рекла: "Ако и да та је мăжо ми пратил, ал јаз ни та напуштам внетре. Иди тука на близнио хан, спи там, и, л'у колко похарциш, јаз утре шта ти ги плате!"* [V,PM,280]; ~ *му вели: "ади, момче, ела у мени, јазе да ти пратја на скол'у, да са учиш книга!" И тој стрекса и седнал при неа. И тја похарци многу пари, му стори руба, та го и пратила на скол'уту* [V,PM,190]; ~ *му ве́ли: "а́х, господа́р мо́ј, мло́гу добро́ си чини́л на ме́ника, и́ ја́зе вреде́н си показа́х на ма́тимите". Па́к то́ј господа́р му вели́: "а́ми са́каш ли да́ и́диш и на́ поголе́ми учили́шта?" И тој му ве́ли: "са́кам, а́ма не́мам харчли́к да поха́рцам"* [V,PM,150] – во текстот имаме употреба на номинативна форма во функција на вокативна: **му ве́ли: "а́х, господа́р мо́ј"**.

**похло́па*** pf 'чукна, тропна' ~ *и го прине́ло, та отише́л при мо́мите на сара́е, похло́пал, та изл'а́ли и три́те при не́к сас еднаквá преме́на, еднака́ф возра́с, еднаквó ли́це. Попита́ли го: "Е, што и́ма?"* [V,PM,258]; ~ *и като́ ста́нало пре́с отринтá детето, отишло́ на по́ртите, похло́пало. Изл'а́ли пак мо́мите, попитали го: "Е, свăрши ли?" И тој "Свăрших"* [V,PM,258].

**похлупи** pf 'покрие', в. **похлупјува** ~ *и заедноч царјут зема една златна паница, аф неа тури едно живо мишче, гу похлупи и гу закара аф нихната удаја паницата, га кладе горе аф полицата и на тјах му вели: "таја паница да га не барнити, ча л'у да га барати ке да ви изгон'ам оттука"* [V,PM,64] – веќе рековме дека предлозите **аф** (во) и **на** се мешаат: **кладе горе аф полицата** (м. 'на полицата'); ~ *Напăл'н'а ги в чувал (парите) и отива на ти́клата: "Ач авра́м, капа́ авра́м! Ач авра́м, капа́ авра́м!" Оназ тикла – ди́гни се, ди́гни се, похлу́пи са, похлу́пи са. Ни мој да излезе!... по́дигни са, па́нни пак, по́дигни са – па́нни пак...* [ВД(Кал),334].

**похлупјува*** impf 'затвора, покрива (пр. со капак)' ~ *проминаа пет-шес саати, фати сиромахувата жена, на рахат не можиши да седи, му вел'аши на мăжо и́: "стопане, ади да отворими паницата, што остави царјут, л'у да видими што има аф неа, и пак га похлупјувами!"* [V,PM,65].

**по́ху́бав'ạ** adv 'подобро' ~ *фа́т'ạхми да с'ắјми т'ут'у́н и такá фа́т'ạхми по́ху́бав'ạ да си прумúнами* [MS,t,1].

**по́ху́баф*** // **-ху́ваф** adj (компаратив) 'поубав' ~ *м'ạ изва́ди ут но́с ч'урбáџ'úја, м'ạ пу́сна у Сулу́н за да сă нау́ч'ạ по́ху́бав'ạ занаја̣т'* [MS,t,87]; ~ *му вилú на инсáну: "за прумин'éти ш'úч'ки ут мо́ју двóр за кáж'ити, кутрó н'ắш'ту-ј по́ху́ваву!" ... р'éкуха: "ш'адравáн'у-ј по́хуваф"* [MS,t,20]; ~ *нарáсти на ч'урбаџ'ијата мумáта, úш'ти да ја тáкми, гу ш'éта ш'úчкуту с'éлу, ут тузú по́ху́баво д'ắт'ạ ни мóж'и да сă нáј* [MS,t,14].

**почарни** pf 'кога нешто ќе добие црна боја' ~ *уврејнот речи, ча умрја синот му, фатил мајстори, сос чарна боја му почарнаха каштата, дури кирамидите, и многу са пожали уврејската кашта* [V,PM-,238]; ~ *момата, дека беши бела и царвена, дојде исăхнала кату дăска*

*и почарн'ала кату иѓупка, ама на Бога се верно молиши да са откини о-тамо, така вел'ајке: "ох, Боже, и сиромаштиа е била млого тешка, ама това-ј било по-тешко!"* [V,PM,195].

**по́ча́с** adv 'подоцна' ~ *пӑ-не́ко: без ма́јка, без та́тко, уфча́рче и о́но са́к д-о́де да:-ви́де, а́ма ка́к дӑ-о́де. И не́куј ус-не́го за́дно пӑсе́л о́фци му ре́кӑл: "Не́ сӑ-пла́ши де́те, и ни́а ќ-о́јме, ќа:-ви́дме". "Де́ бе́, де́ де, ко́га ќ-о́јме?" "Ќ-о́дме по́-ча́с, не́к сӑ-замăркне ма́лко ќи зӑтво́рме о́фците, ќи-зе́мме адно́ ја́гне, ќ-о́дме"* [ПК,2(Крец–298)].

**починка** f 'одмор', сп. обичај: – **џамаларите** играат ноќно време, ќе се облечат колку што можат посмешно, ќе се исцрнат по лицето, да не се познаваат. Околу 8 часот навечер почнуваат да одат по куќите, откако ќе изиграат по едно-две ора, ќе ги даруваат и тие ќе продолжат во соседната куќа. Околу полноќ прават **починка** на сред село. Ќе донесат крупна слама и гранки, ќе запалат огин и ќе поседнат (**џамаларите**) околу огинот [ТГ,343]; в. **пучи́вка**.

**почитува*** impf 'уважува, се однесува со почит' ~ *па-ви́ка: Не́-е тва́ ја́дини за-чов'а́ко, за-али́штата-си. Оти обл'а́чан. Ас ква-до́јдах ни́кој не-ме-пока́ни, се́а за-али́штата ме-ка́нити", ви́ка. "Ај догле́дани". И си-зами́нал. Зна́чи милу́ва при́мер да-да́ј, го-почи́туваш чов'а́ко за-али́штата, а-не́ ка́о чов'а́к* [ЛС(К),120].

**почне*** pf 'се случи нешто ново' ~ *Зато́а му-предложил да-се-бо́рат и то́ј ко́ј ќа-побе́де, ства́рно е-на́јси́лан. Са грабна́ле и Ѓу́птино почна́л да-и-беле́е о́чте, а змео́ го-пита́л шо́ то́лко са-куко́те. Во́а му-одговори́л о́ти гле́де на-ко́ј ри́д да-го-фрле* [ВГ(Мир),272]; ~ *и, му-зи́ме а́дна гуле́ма кни́га, тӑква́, му-напи́шуве о́н адн-а́рно, о́н ка́ зна́а. Нӑ-жена́-мо пи́ше сја́а: "То́о де́те ка́ ќо-при́миш, пра́во до:-избри́чиш, до:-убле́чиш, до:-напра́виш и зе́т. Да-по́чниш и сва́дба"* [ПК,2(Ним–272)]; ~ *си-л'ӑгна́ле, утринта́ пут-пе́рницта нӑјде́л две́ ли́ри. Пучна́ле по́-буга́тичко дӑ-сӑ-убле́чуват, дӑ-сӑ-ра́нӑт. Ва́јн си-купи́ле ни́вичка, у́тре ко́јнче, ра́ло и-тӑка́ пучна́ле буга́ти дӑ-са́-чину́ват* [ПД,152]; ~ *и ка-ки-до́јде у-то́плуту вре́ме укулу-Вели́гдиин, ки-по́чне то́ да-са-ро́е, и ки-си-гу-удви́виш ка-ки-и́ма пл'уска́ни се́мијна и ки-до́јде вре́ме ки-збу́вне та́ кути́јта* [ВМ(Стр),317]; ~ *гле́дӑхме бу́ба. Ли́с ќи-му-дро́бат на-бу́бата, си́тно кут-тит'у́н. По́чнат да пура́снат, ќи-м-да́виш ли́ста мӑ-ле́нки, лӑста́ре ут-цӑрни́чки* [ПК,2-(Мор–215)] – во контекстот, како дијалектно обележје, имаме присуство на перфективен презент: **по́чнат да пура́снат;** ~ *и-ко́га а-ви́де о́н, пра́во ус-ти́ӑ но́жувуто, два́та, уф-гла́вите, две́те, и-ги зӑбо́де. Пучна́ла та: дӑ-ри́ке и сус па́шкӑта гу-ма́не кӑнди́лто, гу-изгӑсе и-не́ма све́тло. Га́-утӑпа́л ла́мјӑта, али нӑ-мо́же се́га дӑ-избри́ше крӑ́фта* – еден од многуте случаи на употреба на адверсативниот сврзник **али: га́-утӑпа́л ла́мјӑта, али нӑ-мо́же се́га дӑ-избри́ше крӑ́фта** [ПД,168].

**почу́ди (са)** и: **пуч'у́ди** pf 1.'се изненади' ~ *са пуч'у́ди пнивмати́ку, му вили́: "ти да по́ш' на иди́н распӑ́нт' да с'а́ш' бустанлӑ́к и то́ за пруми́на, за гу запи́раш' да му да́ваш' пу ина́ либӑни́ца"* [MS,t,43]; ~ *и как ви́д'аха лам'а́т'а, ка́к ја спи́ то́лку о́да, му сӑ пуч'у́д'аха* [MS,t,74]; ~ *коа го видела жента*

*сус толко шеове, са почудила и гу питала, ут дека зел толко пари? Он ú кажал подробно* [V,PM,274]; ~ *ги виде нетри на горештата фурна са замрăзнали и тераха вогин, са почуди и им рече да излезат* [V,PM,46]; ~ *му вел'áт: "а бре́ ти зашто́ гу отепа́ онова џифаирџиа тога́с на гора́та? Ади е́ла сега́ ти и́ска паша́та!" То́ј сирома́х са почу́ди и от стра́х ни зна́иши, што́ да отгово́ри* [V,PM,27] ~ *ма́јка ú, кату чу така́, са почуди и вели на керка́ ú: "мари ке́рку, и от ма́јка скри́хом би́ва?"* [V,PM,30]; **2.** 'се восхити' ~ *та́мо то́ј и́зваде же́нските дре́хи и ста́на пра́в. Кога́ гу виде́ха, мо́мите се почу́деха на неговото јуна́цтво* [V,PM,9]; ~ *тога́с онова́ ца́р, кату га виде́ она́ја же́на, са почу́ди и рече́ сос умо́т му: "наи́стина, за та́ја же́на чове́к са утепу́ва да га зе́ми"* [V,PM,12]; ~ *кога́ оти́доха на неговата кắшта, сирома́хот са почу́ди са́мо на скалата што и ви́дел* [V,PM,13]; ~ *цар'ут, как га виде нивјастата да е толку лична и хубава, са почуди и не можи да си искажи радоста* [V,PM,46] – употреба на сврзникот **да** во декларативно-интенсионални реченици наместо 'дека': **как га виде нивјастата да е толку лична;** ~ *ху́бави би́ли мо́ми, ни́хната гиздави́на не можи да си иска́жи ... кату ги виде́, тој са почу́ди и ве́ли на ста́рата ...* [V,PM,9]; **3.** 'се замисли' ~ *му вели на царјут: "царју, јазе сакам един фустан да ми сториш, да има слăнцето и месинчината и звездите наврах него, и вечер, кога да го надјана да свети". Царјут отиде на терзиата, му каза; терзиата са почуди* [V,PM,223]; ~ *цар'ут, как ги види, са почуди и тогас позна, как о́ниј сиромах беши мло́гу прав чове́к* [V,PM,32]; ~ *на пăтју гу и фатил един дăш, един страшин облак... И така киниса та отиде до една река. Кога виде една мăтна вода, един страшин порој, седна тамо, са почуди, как да мини* [V,PM,93]; ~ *показа́ тефте́рите за пет годи́ни, што ра́бота направи́л на такси́тот. Кога́ виде́ господа́р-от неговите тефте́ри, са почу́ди* [V,PM,14]; ~ *паш'áта сă пуч'у́ди мрắва по́ ут гламбо́ку и му вили́: "та́с ра́бута н'е́ма зắ-ј така́, а́ла ти сă мо́л'ам да ми ка́ж'иш' пра́вина́та"* [MS,t,48]; ~ *"с'ắ ти за м'ą в'е́ниш' м'е́н'ą? ш'то́ вили́ш'?" "да сă пуч'у́д'ą то́с в'е́ч'ер, да у́тр'ą са́т'у на иди́н да до́ш' за ти ка́ж'ą"* [MS,t,10]; в. **са причуди.**

**почука** pf **1.** 'удри, чукна за кратко време' ~ *пắрвио риче́л: "Ја́с, е́дин мо́с пра́вăт, де́нта гу-пра́вăт, ве́чăр гу-рăсту́рувум и-не́ им-да́м дăгу-нăпра́вăт". Гу-пучука́л пу-гắрбо, риче́л: "Бра́во!" Нă-фто́рио гупита́л: "Ти́ шо́ нăпрăви́?" – "Ја́с, риче́л, и́мише двýјца бра́те, до́бро живе́ја, ја́с ги-нăтера́х дă-сиизва́дăт о́чите". И-н'о́ гу-пучу́ке пу-гắрбо* [ПД,166]; **2.** изр. **чума почукала** (= кога ќе фати опака болест со широки размери) ~ *кога видела млогу гробишта, питала на царскиј човека, што ја водиши: "Еи побратиме! Што са тија гробишта тука? Дали некоја чума почукала катука?" И он одговори: "Ах девојку! Чума не почукала, л'у тиа са седамдесат и две гробишта от седамдесет и две баби, што не можеха да отродјат нашата царица"* [V,PM,276].

**по́чуру́к** adj 'нешто неквалитетно' ~ *е́х, нă-у́труто па́к г-пу́шта: дăо́диш дă-ми-зе́вăш уд-на́јдо́лнуто ме́со. Во́ о́ди купу́ва па́ гла́ви и*

*изѝци. И ка́ и-но́си, во́ учѐн бѝл. А бе ка́ ти-кăжа́ј, ричѐ, и вчѐра гла́ви изѝци, на́јчуру́кут мѐсу дă-ми-зѐвăш. – Ут-во́ по́чуру́к нѐма* [ВЕв,Кор,304].

**поште** impf в. **пошткa** ~ *питала ја бабата: "Што поштеш, синко?" Тја хи рекла: "Сребро и маламо, бабо". Бабата хи рекла: "Да ти сја зјуви рăки, синко!" Момичката утишла и утрешнија ден да ја попоште* [V,PM,286]; ~ *мо́мата му-рѐкла: "Нѐ си-о́дам, за́шчо ла́мјата к'и-за́тне чѐшмата и не к'е-ѝма да-пѝјме во́да". Дѐтто је рѐкло: "Дѝл'му нѐ-си-о́диш, по́шчи-ме сѐа тѝ и ка-к'и-до́јде ла́мјата, ка́жи-ми"* [ВС(Гр),295]; ~ *ама прѐд дă-ста́не, о́ште трѝ дѐна ка-устăна́ле, дујдѐла ѐдна ѓу́пка. Зна́е о́ти чувѐко ки-ста́не нă-читирѝјсто дѐн, зă-трѝ дѐна дујдѐла о́на по́нăпрѐди нă-мо́мăта гă-нăкăра́ла д-ин лѐгне нă ску́то, да-по́ште. Е, пошта́јки, ѐдна ѝгла у-вра́то, ту́ка ин-гă-зăбо́дуве* [ПД,164].

**пошткa** impf 'чисти од вошки, пребарува со прстите по косата, ја **поште'** [ТГ,272]; ~ *напкун седна Ѓурга на зелени чаири и легна Сраула на скутот, она фати да му пошткa глава* [МС(В),95].

**по̢што́** adv 'бидејќи' ~ *И-го̢-да́ли на тѝа̢ та̢рго́фцити. Та̢рго́фцити на̢ ко́ј ќа̢-го̢-за̢нѐса̢т, го̢-за̢нѐли на̢ ца́-ро̢, на̢-фа̢ра̢о́н по̢пра́о̢. Нѐма̢л д'а́-ца̢. И твá-д'а́ти по̢ра́снăло̢, а́ма̢ било́ мно́гу му́дро, ѝтро. А по̢што́ по̢сѝнето̢ детѐто̢, на̢-фа̢ра̢о́н жена́та̢, зна́чи мно́гу било́ у́ба̢во, ка̢ко̢ си-за̢л'у́била̢ у-нѐго̢ и-го̢-на̢па́ѓа̢ сега́* [ЛС(К),110]; ~ *и-по́сли га̢-ва́рими и-а́јде ко́нци, изл'а́ва̢ свѝла̢. Ако̢ на̢-вр'а́ми не-ги-по̢па́ра̢ш за̢-да̢-га̢ изва́да̢ш свѝла̢та̢, о́н-ќи-го̢-прибу́ши... И-то́ј се-ра̢сѝпува̢ свѝла̢та̢, ко̢прѝна̢та̢. По́што̢ о́но̢ прибу́шил и-ко́нца̢та̢ ги-прибѝл. И-ту́ка̢ вѐчи н'а́ма̢ кра́ј* [ЛС(К),136].

**по̀ăвќе** adv 'нешто во голема количина, повеќе' [ИГ,127]; в. **по́вечку**.

**прабие** pf – верување: ако некој рано наутро, кога уште не каснал ништо, слушне како кука кукавица, или како црцори ластовичка, или како штркот чука со клунот, тогаш се вика дека *ќе гу прабие*, а тоа значи дека нема да биде здрав, односно дека среќата ќе му побегне, затоа треба штом ќе се пробуди, тоа важи особено за младите, да каснат макар залак леб: *Да апнум за кук, ластавичка или штркал – да не ма прабијат* [ТГ,144]; ~ *нă-сăба́јле, а́к нѐ си-ја́дăн, а́к-чу́јш дă-пѐе штăркăло, пилика́но, гугу́ткăта или пă пу́пунцо, вѝкме от тѐ-ј прăбѝл. Ак тă-прăбѝи, то́о дѐн рăбо́тта нѐма дă-ти-вăрве* [ПК,2(89)].

**прабоде*** pf 'убие со бодеж' ~ *еј што си ли веле, Стујан, млади Стујан:[ "Мале, мила мале, ти стара душманке,[ сама што ќи плаќе невестина мајка,[ сама што ќи плаќе, и ти с неја плаќи!"[ Стујан си искара ноше црностренче,[ си је се прабудел јуф то мало срце* [ТГ,99]; за илустрација на гл. **прободе** еве и едно празноверие од минатото: – народот во минатото верувал дека мртовецот може да се повампири ако умре *уф пугани дни*. За да не стане *вампирин* треба со железно вретено *да се прободе уф мех* и во дупчето да се стави парче од воденички камен, подоцна тоа е заменето со ставање в уста едно парче керамида на кој се испишани иницијалите на Исус Христос [ТГ,259].

**прабраде*** pf 'завитка, покрие коса со шамија' – штом болниот ќе умре огледалото и чешелот се сокриваат, жените ќе се *прабрадат* со црна шамија, мажите исто така

до шесте недели ниту се бричат, ниту се потстрижуваат [ТГ,252].

**прабрадин*** adj 'завиткан со шамија, забраден' – жените ќе се *прабрадат* со црна шамија дури до очите и така остануваат *прабрадани* до шесте недели, а некои и подолго [ТГ,252].

**Прабраждејне** – име на празник (*Преобразение* – 7. август, ст. стил), попладнето, спроти празникот се спремаат кошници и др. садови со кои ќе берат грозје. Тогаш се кинат првите гроздови, пред да касне домаќинот од грозјето се раздава на комшии, а жените носат еден сад со грозје *поп да гу пеје*, и дури потоа смее да се јаде. Децата кога играат в поле не смеат да јадат капини пред да каснат грозје, бидејќи тие се сметаат за *ѓавулско грозде*, **па поради тоа ако некој** прво касне капини, а потоа грозје, се третира дека е на ѓаволска страна [ТГ,74]; и: **прибруждејнӑ** ~ *уд негу сибеп сӑ турujӑ и лозјӑтӑ: ут прибруждејнӑ дур нӑ тригускатӑ, ѕастрӑ и катӑ вечӑр пӑдајрјту носӑт пу две кошници* [МЕ(Р),91].

**прабражденски месиц** m 'народен назив за месец август во Гевгелиско'; од односнава регија Ст. Тановиќ ги запишал уште следниве народни називи на месеците: **коложег** (= јануари, тогаш секој треба да има дома *кола дрва и кола брашно, оти не знаиш какво време ки фате*), **сечко** 'февруари', **црешар** 'мај', **житвар** 'јуни', **бил'ар** 'јули', **бугуројчин** или **груздубер** 'септември', **митровски** или **касим** 'октомври', **листупад** 'ноември' и **гулемјут месиц** или **бужиќов** 'декември' [ТГ,7].

**прав** adj **1.**'вистински, каков што е' ~ *бáбата отúде нéтри, земá жéнски дрéхи, излéзи вӑ̀нк, гу примéни и гу земá нéтре ...и тáмо тój úзвади жéнските дрéхи и стáна пра́в* (можело да се види дека е машко а не женско) [V,PM,9]; ~ *хај си стана, хај си зима једна ругузна,[ си ја зави, си ја врза куту права свеќа,[ јуд удзгоре ја пулија сус смола и катран,] како, џанум, ја запали уд пладнин сабајлин,[ она му свитила, џанум, дур ду црна мрака* [ТГ,42]; **2.** 'чесен' ~ *имáло двé брáќа. Иднóто брáт бéше нóгу пра́ф, дрýгјут бéше нóгу крӑдлúф. Е, тáка тó устáви двé дéца. Дóјди крӑдлúвјут ýмри* [ДК,136]; ~ *синóт му, што и бúл млóгу хáрин, милостúф и пра́в човéк, кладé тил'áл да вúка по пазáрите: "нá кóгу úма тáтко му да дáва пет пáри, да дóјди сјáкој да си ги зéми!"* [V,PM,108]; ~ *цар'ут, как ги види, са почуди и тогас позна, как óниј сиромах беши млóгу прав човéк* [V,PM,32]; сп. уште: *на пра́фта му дýша о-затвуриа* [ПК(Мор)]; **3.** 'ослободен од греови' ~ *мувéле: "Ифéнди, тýка úма иднукӑ́урин зáтвур, ýтре ќи-сӑ-бéсе. Нáшта вéра, знáјш, му-вéле, христијáнцка, трéба јáс дӑ-гу-причéстӑм, му-вéле, и пра́ф чóикут д-ýмре"* [ДК,135]; **4.** орр. на 'виновен' ~ *лисúцӑта му-вéле: "Јáс мóжӑм дӑ-сýдӑм, áма дӑ-сӑ-удвúе ут-тúлут, дӑ-зӑстáне нӑ-пӑ̀тут дóлу. Јáс ќи-зӑстáнӑм нӑстрéди и ќи-сýдӑм: кóј-е крúф, кóј-е пра́ф"... –"Е, сéга, лисúцата му-вéле, нӑ-мéне, вó дóбро шу-ти-гу-нӑпрáви, шó ќи-ми-пудáриш"* [ДК,137]; ~ *и фатила уврјајката да го пита: "е, господине, што има, што нема на гори?" И он фати да казува за коласта, ча многу мака тегл'ат грешните л'уди, пак на рај боже многу рахат имат правате л'уди* [V,PM,224]; **5.**'десен' ~ *кога гледат сиромах карпачин, от права страна малкото дете от*

*три дана чибук пие, сăндба сăнде, крал'у диван му стоі* [V,PM,244]; ~ *зимáх адна крýша сус-прáвата рăка, сус дéсната дé. Апнáх ут-тáа крýшта, кá га гризнáх, такá тýка ми-устанá. Едно чигáр испиjá, две испи́, три́, лáф нéма* [ПК,2(358)]; ~ *óна зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхи́рăт да-чéка. Тóкмо у-полýнош палхи́рăт фати́ да-трóпка, и мóмата дигнá јатагáнăт и застанá прáфцом. Иднó си-пăхнá хармиjата глáвата мéѓу жил'áста мóмата го-удри́ со-јатагáнăт и му-го-сичé прáвото ýхо* [ВЛ(Аj),338]; ~ *то:-ј нăпрáво прéдăно* (преѓата е добиена со вртење на вретеното на десно) (Пат); [ПД(131)]; ~ *ја разгóл'ува, гл'éнда на прáвата бúска три кóсим'а злáт'ạна* [MS,t,71]; сп. **пра́ф вéтăр** 'ветар што во Дојран дува од север' [ПД(129)] – (овде несомнено **праф** има вторично значење; сп. **прав** 'десен'); – за архаичната употреба на **прав** со значење 'десен' по периферија на јужнословенските јазици поопширно пишува рускиот проф. **Н. Толстој**, за ова в. во уводниот дел, во првиот том; 6. 'исправен, во вертикална положба', орр. на "крив" ~ *си разл'ути многo и му вели на гостот: "а бре јабанџиа гидиа, зашто не стануваш прав и ниту се поклони на мене, кога си дошол"* [V,PM,222]; ~ *даскалут кату виде владиката, ча носи дете, си зарадува и стана прав на ногите си, гу досрети* [V,PM,37]; ~ *Кулуф л'у гу ви́де, станá прáв, такá и женáта му, гу приjáха сос млóгу радост и млóгу циримóн'а му чинúха* [V,PM,12]; ~ *и гу ѕи́гна пóпут и гу занéси на бакáлинут на врáтата и гу клáди прáф* [MS,t,68]; **7.** изр.: **и́маш' прáу** (= вистината е на твоја страна) ~ *ја тăкна вáрката на ж'инáта-му и вили́ : "áку и́маш' прáу, на прáу да т'ạ звáди Гóспут'"* [MS,t,68].

**прáв** adv 'право, веднаш' ~ *от ни́х еди́н станá от тáмука, оти́де прáв на сиромáхот да гу пúта* [V,PM,31].

**праварзана кола** f 'ако на колата со која се врши превоз поправките не се извршени туку деловите се само *правpзани*'. *Кираџијата* морал добро да внимава на опремата на својот коњ, а *арабаџијата* на колата и на биволите (што ја влечеле колата). И коњот и биволите пред сè требало да бидат потковани и добро нахранети, зашто *"Сус гладин и непуткуван којн и сус праварзана кола не са праве арабаџилăк и кираџилăк"* [ТГ,419].

**праве** impf **1.**'создава нешто со физичка (или умствена) ангажираност' ~ *и га вел'ам: "ним викај, само опули се тука да видиш, што прават"* [MC(B),76]; ~ *ути́вами на ни́вата, ут'éгнувáми инá хóртума, прáвими инá кýка* [MS,t,3]; ~ *за у питнáјси дни́ нóс кýцур гу прáви иди́н кóн' сăс крилá* [MS,t,20]; ~ *прáјạт убрăнч зạ бăнчвạ* [ПсС(3)-,68]; ~ *и два л'ýди дрăж'áт хóртумá-та ... и нóс сăс кýката џ'áска пу хóртумата, прáви ч'изи́ја* [MS,t,3]; ~ *пи́та, д'é ја прáв'ăт ќупри́јата, да сă науч'ú* [MS,t,24]; ~ *и фáт'ạх рáбута у Англиту, ч'éтир драхми́ на дин'ó ... кáмин'а да џ'ăпими, хали́к да прáвими* [MS,t,3]; **2.** 'приготвува јадење' ~ *ке одих на вечерта, ки кондисах, ки правих манџа на пăтот, ки доија овчарите, ки јадиха, ки спијаха два-три сахата* [MC(B),80]; ~ *прăвúа ручóк, сиднáа, пуручáа, му-вúка: áј, ричé, вó пóрциито зéви-го дă-му-нóсиш нă-тó шó нáј мúј*

*мúло, ... Гáздáта му-вúка, знáчи нă-жéнта-му дă-му-нóси* [ВЕв(Кор),-304]; и: **праи:** ~ *гăската ... фáш'та, ја закóл'ува и ја варú, ја прáи мáнца* [MS,t,77]; ~ *трáхна ('мáнц'а ут брáш'ну'): прајат ч'áсту, гу сăхнуват, гу прăјат др'éбну* [MS,t,65] 3. 'образува, формира' ~ *пóвике рăкăвéнки ки нăпрáвăт пăлóк, а пóвике пăлóзи снóп; пóвике снóпи кá ки-ј збéрăме прáвăт стáва* [ПД-(122)]; ~ *вразáч'инут ха... врăзува снóпи; пу д'éсит' снóпи ха прáи стáва* [MS,t,66]; – во двата контекста среќаваме проширена употреба на множинската наставка **-и** кај едносложни именки: **снопи;** ~ *усăхнува хýбав'а, гу субúрат, гу диплóсуват ... гу прáв'ат инá трýмба за да фáти калăп* [MS,t,8]; ~ *тáм за стујáт дур да усăхнат ... с'éтн'а сабáлин кугá úма рóса, ум'éкнуват... ги прáвими сандáла* [MSt,5];~ *зă-мáндрите* (ограден простор во Езерото за полесно ловење риби) *нáј-лóш е Дубрувéно* (име на ветар што дува во Дојранско), *óн дý: ут-Крýша, ут Сýрл'ăво* (име на село во Дојранско, сега за жал во границите на Грција), *пóгулéми дăлгú* (бранови) *прáве, ги-рăстýруве мáндрите, лéсите ги-судéруве и тăкá рúбите избéгувăт* [ПД,129]; **4. 'извршува'** ~ ... *или кој ки кундисăт ув селту некуј Турци... и ки фатăт дă ти правăт зулум не испаѓă сăип* [МЕ(Р),90]; ~ *"Е што уткраде, кажајте, де!?" – "Ето што: беше един убув бустан, заграден сус црни трјне. А воја урсус што праве!? Ка му са прајадуве лубеница, и то сноштu, пу воја ветар, пу воја сафрагăн* (лошо време) *и не глидаќи ни оти плет има, ни... праскокнуве, флеве уф бустанут и салде една лубаница беше, па и неја ја скинал. Остави да, и сат бустан виран* (упропастен) *гу правил... сè уд крф!"* [ТГ,187]; ~ *нă-бугáтјо му-вилéле:"Брáт брат нé рáне – тéшко тó шу-гу-нéма!" И тó шó прáве идну дéн? Зéва идну-óвен, у-зăкóл'ва, у-пикнýва у-úзбăта дóлу, гу-пукрúва. Оде нă-идну-приáтел' му-вéле: "Нé знáјш јáс шó стóри? Дóе идно́, тáка-тáка. Јáс г-утéпа. Шó дă-гу-прáјме?"* [ДК,152]; **5**. 'организира' ~ *и така ги вăрна и ги прави тешка свадба и ги гости цел месец и напкун ги пушти на града Будима* [МС(В)96]; ~ *та: вéчăр óни пă ки-прăвúле пăржéшка, имáле рóдăно дéте, жéнцко* [ПД(151)]; ~ *му ја дáди и кнúгата, ја уп'ăха и јáман, јáман му прáват идúн брáк* [MS,t,-17]; и: **прáј** ~ *утúдуха у с'éлуту на идно́ кш'инудухúју; прáј гул'áма гóзба стрáтигóту* [MSt,73]; **6**. 'поправа' ~ *семиту ут декă бешă пу 12 килă житу... гу дунцеа нă пу 6 кила житу и ичумен, не и правăт кукјите* [МЕ(Р),88]; ~ *кукјите сă турувăт, нема кој да-ј права* [МЕ-(Р),86]; **7**. 'го поминува времето, го исполнува денот' (обично по прашањето *што*) ~ *фати сóс рáдос да гу пита: "óх мăжу, добро дóјди от Стáмбол! Ам што прáви дивир'ут ми, гу нáјде?"* [V,PM,19]; ~ *му вилú: "на цáрувáта мóма нас кăш'та" – "и ш'то прáви там нáс мóма?" – ја пúта бáбата* [MS,t,21]; ~ *му вилú: "јá су Ѓóрги! ш'ó прáиш'? кáкси?"* [MS,t,86]; **8.'исполнува некаков временски рок'** ~ *нýкут правú двé гудúнки;* **9**. 'се чувствува' ~ *шó прáве булнúкут* (= како се чувствува болниот); **10**. 'мести изместен зглоб' ~ *óј дăт-т-јá нaпрáве рăкта Кирáна* [ПК(Гăр)]; **11**. 'добива' ~ *седбăтă*

*му удирише баш, семиту бише 12 к.ж., 12 ичумен, уров правиа л'ујту пу 15-20 килă* [ME(P),90]; **12.** 'зборува' ~ *"ни стáнува, ни стáнува! – пак прáви – за ми ги дад'éш' палтó, пантанóл, илéјќу, ш'ӣч'кит'ą рýби за ми ги дад'éш' да такá за ти кáж'а!"* [MS,t,41]; ~ *"т'ą милóвах да дóјдух – д'ắт'ąту и прáви – с'ắ ш'тó вилӣш' да ӣдам, да ни ӣдам?"* [MS,t,22] – во контекстот имаме прашална реченица без партикулата **'ли' (балканизам);**~ *д'ắт'ąту му прáви на тáтку-му: "ми ни дáваш', тáти, мрắва парӣ, да јáхна кóњу, да пóја на дрýги силá?"* [MS,t,20] – необична линеаризација (во прашални реченици): прво заменката, а потоа негацијата (повторно без честичката **ли):** *"ми ни дáваш'?"*; и: праи ~ *манџ'óт и пóнапрắт' утӣди у думá и прáи на ж'инáта: "ш'ó ч'ýја – вилӣ – ж'éну?!"* [MS,t,78]; ~ *му прáи цáр'ут на скопóту: "ш'ó тимурӣја ӣш'тиш' да ти стóр'ą?!"* [MS,t,78]; **13.** 'одговара' ~ *му вӣка на ч'ифч'ӣјата: "éј, ја ни вӣд'ą мóјта парлӣца, бé?" ч'ифч'ӣјата му прáви: "ц-ц,–ц-ц!"* [MS,t,-43]; **14.** 'дозволува, чини така да се направи' ~ *му вилӣ ... : "т'éс ш'ту за дóјат, ни прáви да сă пикáја у инó ш'иш'é да за му гу прудад'éми л'ắк на т'ắх"* [MS,t,36]; 15. 'предизвикува' ~ *дјáвулу и фл'áва на цáрицáта у кур'éму и прáви ин'é булӣки* [MS,t,31]; ~ *и такá сă испатландӣсаха икимџ'ӣјиту, ч'ą бóлката ни кáци, сид'ắ ш'убијéту (идӣјата) прáви, ш'ту прáви* [MS,t,43]; **16.** 'изменува (во негативна смисла)' ~ *јáхнува кóњу на дóл на гóр'ą пу бахч'áта, ја прáви зерзибӣл, ја змáч'ка ш'ӣч'ката бахч'á* [MS,t,3]; **17.** 'чини, има вредност' ~ *и нузӣ имáни за в'éниш' за гу платӣш' и за устáвиш' дипóж'иту парӣ дв'ắ кóлку прáви имáниту* [MS,t,28]; ~ *му дáва дв'ắ лӣрă за кафéту, му вилӣ д'ắт'ąнту: "ни прáи тóлку кафéту"* (= не чини толку пари кафето!) [MS,t,83]; [MS,s,88]; **18.** 'полово соединување (меѓу маж и жена)' ~ *сӣга ни прáими инóш' на тáс зил'éната трắва* [MS,t,77]; **19.**– 'израз за равенство' ~ *трӣ и пéт прáвąт óсом* [ПК(Гăр)]; **20.** 'слави црковен обред, празник' ~ *уф Стујáкăво гóстаа, прáваа курбáн двáјсăт-трӣјсăт кýќи. Нą пăнăѓӣр óąт нą "Прéсвета". Мắртвин прáвăт спурти Митрóвдин* [ИГ,118]; **21.** 'имитира, подражава одреден звук од животно' ~ *уд-нóгу врéме нăцáрут дéтто тӣшăл тáму кă-бӣл лóвăч, тӣшăл тáму дă-гу-нăпóе кóјнут. Кóјнут пӣе вóда и* **ppp** *прáве, сă-пláше и пýле нăгóре* [ДК,148]; ~ *вечерот пак за си собрат кумови и сватови, јадат, пијат. И богазјајту* (сватовите), *колко ки бидат, сите ки дојдат на зентјут да си гостјат дур саатут на 7, и прајат и пентелот с пентелова песна* [V,PM,250]; **22.** 'ѕида, гради' ~ *ја он отговори: "ету има на една касаба една водиница, ја прајат масторету: ден'а ја работат, вечер јаз ја турам, и мастори толко сам отепал!" Тогај му вели гол'амојут: "аферим"* [V,P-M,167]; ~ *тéмил' да фáта зӣт да зазӣда [ шó а правӣл ду три гудӣни* [ME(P),95]; **прáи:** ~ *и прáи кулӣба за ч'убáниту да спáт, да ни пумрăзнуват зимáта* [MS,t,67]; ~ *сă вӣке нă тắрлуто... пукрӣјно-ј то:, уд еднáта стрáна-ј дӣгнăно, сус тắрска кăд нáс ӣ прáвăме* [ПД-(125)]; **23.** 'крева шум, пука' ~ *áс бӣх нă-гувéта, гувéта пáсăх, дујдé*

*чи́к-ми, нă-та́тку по́-мăле́чук бра́т и кăжа́: "А́јде бе́гат си́те, ќи-бе́гме га́ре". И удде́ се́лто, пригна́ ади́н ѕигва́р, а́дна ко́ла прăгна́а. И ни́ă пу-чи́ко, и́мăхме пе́-че́с гла́ви гуве́да и две́-три́ ко́зи, и зăбра́ме и ка́рăме. Бу-у, бу-у, то́пуфто пра́ват, бе́гат Бугăрто, и о́ни бе́гат с-на́с бăрба́р* [ПК,2(Мор–218)] – сп. додаток за место без предлог: **и удде́ се́лто** (м. 'во селото') ; **24.** – **(сă)** 'се преправа, се претставува' ~ *о́н, ка́к си-је-зе́л мăската, хо́ди и је прода́ва (мăската от-кади́ја)! То́ва кади́ја пушти́ да-му-ви́кнат Стратин-о́ца. Ка́к ти́дахạ да-трупна́ха на-по́ртата, Стратин-о́ца се-пра́ви мо́ма: "Ко́ј тро́па на-по́ртата?"* [ВС(Кир),293-294] – пример за употреба на предлогот **од** со посесивно значење: **мăската от-кади́ја,** наместо 'маската на кадија', што се третира за влијание од балканската јазична алијанса; сепак треба да се одбележи дека само неколку реда подолу среќаваме: **да му пла́ти мăската на-кади́ја.** Се чини дека запишувачот на приказната М. Вукчевиќ погрешно го запишал зборот **кадија** без член, т.е. организацијата на реченицата упатува на: 'мăската от кадијата'; можеби заodносниов превид придонело и немакедонското потекло на истражувачот; ~ *уф пуниде́лникут пусе́стримте ц-сă ублéчăт уф ниве́стини фуста́јне, пубра́тимте ус шăми́јки (тул'бе́јне) нạ гла́ăвта... ме́чки сă-пра́вăт* [ИГ,118]; ~ *а́рну-ам', ка-влизе́мă у кури́јта, цăрквăта нибе́ше нạ-де́сна стра́на, а се́лто претна́с... ме́н-ми-сạ-виде́ движе́ние уддéсна стра́на, а ја́с си-рạзбра́к отивó́јска; са-пра́вăм да-не-ј-виде́к и му ве́л'ăм:...*[БМ(В),192]; ~ *слăнцăто си грăло и сă правило, чи ни ă глăдă, тă сă вăртăла по нăго, и от много вăртăнă около слăнцăто и мăкă пожăлтăла та стаала китка слăнцогрăв* [V,PM,288]; ~ *и́ма не́кују пра́ве ло́шо зăт чуве́к, а прăт не́го сă-пра́ве а́рин кут свúта бугуро́јца;* **25.** – **(са) 'се здебелува, пораснува'** ~ *и, пучна́ дạ-а-ра́не во́шкина хра́на. Та́, во́шката, стạна́ла о́ште по́-уле́ма ут-ши́шту. Стана́ла и сạ-прăви́ла ско́ро кăту ја́гне, ду́ри и вла́кна му наникна́ле ле́ву-де́сну* [БМ(В),194]; **26.** 'се чини' (ми изгледа) ~ *"на м'е́н'ạ ми са пра́ви, сắн ка́зува́хти и јас сắн ви ка́зувах"* [MS,t,12]; ~ *"ш'то́ ста́на гắската?" – "ни зна́м! ми сă пра́ви: прул'е́тна"* [MS,t,56]; ~ *На та́тку-му сă пра́виш'и, ч'ạ и́ди напо́сл'ạт н'е́гу; куга́ сă убрṇа наѕа́т' да ви́ди и гу гл'е́да куту́ парта́л* [MS,t,58]; **27.** изр.: **сă-пра́ве нă три́-и-пу́л** (= се прави дека не разбира) ~ *а́с му-кăжу́вум, а о́н сă-пра́ве нă-три́ и-пу́л* [ПК,2(197)]; **два́ о́стри ка́мăна кăрма́ пра́вăт, бра́шно не́ ме́л'ăт** (= два остри карактера тешко се сложуваат) [ПД,137]; **праве инле** (= зборува невистини) – девојчињата што заедно треба да пеат лазарски песни вака се колнат во меѓусебна верност: "*На! Леб бакнувум и воја леб очи да ми фате, ќорува да одум, ако правум инле и ако са уддел'ум уд вас!"* На истиот начин се колнат и останатите девојчиња од групата и потоа парчето леб ќе го фрлат на кровот од црквата зборувајќи: *Који ки праве инле и куту воја леб да са исуше!"* [ТГ,44]; му **пра́ве ạдна́ тимина́** (= му се поклонува) ~ *миѓу нóјзте на чурбăџи́ạта испа́ѓе прăт ца́рут. Му пра́ве ạдна́ тимина́ и му кăжу́ве: "Ца́ро, ре́кăл, дạ ти ка́жум зạшо́ сă на́смија́ та́а ри́ăбта нạ цăри́цта"* [ИГ,111]; **митајне праватт** – сп. обичај: кога се одделуваат младите членови од заедничкото

семејство, прават заедничка вечера, *са прустуват,* младите, тие што заминуваат три пати *прават митајне* и на најстариот му ја бакнуваат раката **со зборовите:** *"Прости, баче, ако ти нешто згреших, зарди лебут и солта што сме заедно ја јаделе!"* Тој им одговара: *"Прустено и уд мене и уд Господ и на воја век, и на тоја век"!* [ТГ,294]; **праве тока** (= кога луѓе што пијат заедно вино или ракија и кога пријателски ќе ги чукнат чашите се вика дека *прават тока)* [ТГ,163]; **сите сме измет правиле на тоја ум,** или: **сите сме биле сос тоја ум** (= се кажува за грешките што ги прават младите луѓе) [ТГ,134]; **уд-бӑ́алта пра́ве би́вул** (= се кажува за некој што во зборувањето ги зголемува работите, пр. туѓите грешки) ~ *и́ма тӑкви́, по́виќе же́нте сӑ-тӑкви́, ќи-чу́ут а́јн ла́ф се́тне ќи-кажу́ват прӑкӑжни́ци; уд бӑ́алта би́вул ќи-нӑпра́ват;* со слично значење: **уд-вла́кнӑто пра́ве ками́ла** ~ *уд не́каа малéчка гре́шка пра́ве гуле́ма рӑспрӑви́а* [ПК,2(203)]; **гӑ́рнци пра́ве** (= се кажува за некој што починал); **ка́-ј дигна́л гла́ва** *(сӑ пра́ве сѐ о́н дӑ-зна́а)* (= се кажува за оној што има многу високо мислење за себе) [ПК2(169)]; **уд-адно́то две́ пра́ве** ~ *гуле́м думаќи́н-еј, не́ тро́ше, но́го чу́ве* [ПК,2(203)]; **праве акарет** (= ги злоставува другите) – среда е последен ден од свадбениот церемонијал, попладнето ќе се соберат *пубратиме* и *пусестрими* и во шега ќе испокршат сѐ што ќе им дојде до раце: *чаши, букале, мисуре, канавази* (садови, вазни) и др. Кога од сето тоа ќе се *наситат* (кога на човек од нешто му е доста) *правејќи акарет,* тогаш невестата ќе направи вечера, која ќе биде завршна за сите гости (ТГ,190); **си-правиле ќејф** (= уживале – во односот маж - жена) ~ *тугá, стáро врéме, тáка имáја – клáпа нӑ-врáтта. И тáп врáтта, си-óде дóма. Си-пӑ́рвно вичирáле унӑ́тре, димéк, си-вичирáле áрно, си-прӑви́ле ќéјф цéла вéчер. Нӑрáнто: "А бе ѓáур, му-вéле, а бе кӑу́рче, зéвӑј двé ли́ри и óј си! Утре нé – óнден пá дӑ-дóјш. Дӑ-сӑ-удмóриш идну-дéн"* [ДК,134]; **му-прӑве́л ќе́фут** (= му ги исполнувал желбите) ~ *áма бидéјќи и пóпут би́л нéпеан, пӑ-зӑтó и óн му-ј-нуси́л нӑ-дéјто дӑ-му-пéј. Дéјто и нӑ пó-пут му прӑвéл ќéфут и кáто нӑ-пóп су-óшче пóгулéм ифтибáр му-кӑжувáл зӑ-сѐ шо-писáл у-тá: пӑлéна кни́га* [ВЕв(Кал),292]; **праве хизмет** (= услужува некого, му помага) ~ *и толко се карали, дур штели един на друг да се поедат. Тога Бог се нал'утил, та треестето брата дигнал горе на небето да му правет хизмет* [V,PM,266]; **колку му прави харчта** (= колку треба да се плати за извесна услуга) ~ *и цáрја поминӑ́л нази нӑш фаф ходаéта и отринтá, когá сӑ́мнало, попи́тал ха(н)жи́ата, кóлку му прáви харчтá, а пак тóј му кáзова: "За и́ме Бóгово пари́ не зи́мам". Та са поч'у́ди цáрја и го испи́та, как навјаксова, на ден по тóлку л'у́де заминóват* [V,PM,255]; **праи инат** (= непотребно се лути, се инати) ~ *тогас царјут му вели: "мојут зент, халвациа, дека и, да гу видја?" Тогас излезе царјувот зет, му вели на френгот: "ошти еднош сос халвациата инат да не праити, зашто живи на Бога ви носи!"* [V,PM,201]; **прајат имани** (= се богатат) ~ *и момчету, кату зема парите, отиде сос траговциту на панаир. Сички другари фатили да прајат имани, секои спроти траговиата, што имал*

[V,PM,190]; **сă-прáвăт фудýл** (= се однесуваат премногу гордо) ~ *Вăлците кăндисáли. Лисúцта зéла ăјн-кýп кăлчúшта, им-ђјуздисáла пу-ăднá пáшка, éм пóдлăга, éм пóрýнтăва, им-ги-вăрsáла. Вăлците сă-глéт и сă-прáвăт фудýл сус-нóвте пáшки* [ВК(Пат)287]; **сиир му са праиши** (= му беше интересно, се радуваше) ~ *после ручокот тресноваши трохите от софрата на морету; да јуде си научиха три малки риби, дохождаха тамо. За ден тој кату глендаше рибите, как јадјаха трохи, сиир му са праиши* [V,PM,169]; **сúлạн се-прáј** (= покажува херојство) ~ *"Пá, вúкạ, чéкạм дạ-зạмúни бýрạтạ, кáј-ќи зạмúнạ". –"Еј, вúкạ, си-плáшиш, тáạ нé-е-длạбóка". "Кáкọ нé-е длạбóка, кáмини нóси, вúка, нé-е длạбóка!" И-óн сúлạн сúлạн се-прáј сạс-кóн'ọ. Твá квá гọ-пọдбрáл, тóạ-е сúлан, ọт-плạнúнạ дóвạ* [ЛС(К),119]; **правејќи маабет** (= додека разговараа) ~ *и-змúạтạ, тạкá, ќе-гăтне дестúнạ, петнáјси, и-ги-нóси, óди пред-врáтạтạ и-ќи-ги-истýри, ќи-ги-пọврáти и си-óди. Тóј сạс тóạ, сạс чọв'áко се-úмạт, сéạ пријáтели-се нáли! И, прạвéјќи мạабéт, вúкạ: "А -би, Кóли, дạ-рéчạм, кạј-мéни прет-врáтạтạ ми-нóсạт пạрú, н'áкọј. Тú-дạ-нé-си"* [ЛС(К),128]; **прăвúме кăýл** (= се обложивме) ~ *"Дéк бјте брă-дéца?" – "А-мú, рăчéле, нúă óдаме нă-пóпо, пă-сјá· пугудúме". А -па-нé· úстински пóп, áми ѓáвул е сèга. –"Е, ми-зăшó?" – "Прăвúме кăýл сус-брăт-ми двýјцăта, дáл'-еј крúвинта áрна, дáли прáвинта-ј áрна!"* [ПД,165]; **си прáви сăс умó** (= си мисли) ~ *си прáви сăс умó: "ш'то анáнги да пóда јáс склáвус дăсапáк, афý úмам инá камúла парú"* [MS,t,14].

**прáве** adv 1. 'веднаш, направо' ~ *илезú сиромáхот от злáтената гимúа и отúде прáве на господáровата кăшта* [V,PM,14]; ~ *станáха сúчки, отúдоха сос нéгу аф горáта, прáве на магазúата* [V,PM,22]; ~ *му вели: "стáни, ... подигни онáја плóча, колáј богáт да си чúниш"... и станá, прáве отúде на плочата, га подигнá, и бéши наистина товá* [V,PM,30]; ~ *тогас бабата зема една честина и брашно и един бакăр и една пируска, та отиде праве* [V,PM,241]; и: **прáв'ạ** ~ *фл'áзи н'éтр'ạ и прáв'ạ гóр'ạ трă-ч'ú* [MS,t,56]; ~ *зл'áзуха у касабáта и си з'éва д'ăт'ạнту зимбúл'ут ... си хóж'да прáв'ạ у думá* [MS,t86]; ~ *и трăгнува суфéринут пр'áв'ạ за да пóј на палáт'ут* [MS,t,83]; ~ *гу јáхнува кóн'у, врăтнува кл'ýч'у, прул'éтнува утáм, си утúва прáв'ạ на цáрувáта мóма* [MS,t,21]; ~ *дур да пóј тóс да сă заóкули ... ни-в'ăстата фустáн'у гу извáж'да, ут будрýм'у на јатáку прáв'ạ* [MS,t,13]; **2.** opp. на 'криво' ~ *пак тојнака вели: "харна удаја, дивојку, имати, ама уџаку је мăра крив". Тјанака познала, ча за носо ú така вревиши гостут, и заедноч му дала кар-шилăк: "еј господине, уџако е крив, но кадешут изл'ава праве"* [V,PM,54].

**правејне** n 'кога нешто се приготвува', пр.: *вино правејне, вар правејне,* така запишал Тановиќ [ТГ,351], но подолу: *вар-правејне* или *вар-пичејне* (последното е поточно).

**правидна душа** 'чесен човек'; сп. верување: – кога ќе фати силен ветар народот кажува дека е тоа *крмнина* – т.е. дека некаде е пролиена "правична" крв. "*Ох, дека исклаа некуји правидни души!...Ваја е дуќумија Божја*" [ТГ,436].

**прáвин** adj 1.'приготвен, изработен' ~ *му-кажýват тúạ: и-дă-сă-нăýчиш и дă-нé-сă-н-ýчиш сè дạ-вúкиш нé знáм. Кá-т-искáрăт гóре прă-мáјка-ти дă-кáјш нé знáм, óти, áку кáјш "знáм", арáпино тă-ј-зéде. Túạ кăшти сă-прáвни сé ут-чувéшки кóски* [ПК,2-(Ним–268)] – во контекстот, што не е многу голем, има 2 случаи на перфективен презент, што зборува за честотата на односниве форми: **кá-т-искáрăт гóре... и арáпино тă-ј-зéде;** ~ *мăлѕăхме уф-вéдре, уф-шó úма, уф-тéнџăре. Еми úмше и ут-прăс видрúна прáвини, а пă са: пă уф-тинџирúна. Тинџирúна мóлѕат* – беспредлошки додаток за место: **тинџирúна мóлѕат** (м. 'уф тинџирина') [ПК,2(256)]; ~ *дујдé чúк-ми, и кăжá: "Ајде бéгат сúте, ќи-бéгме гá:ре". И уддé сéлто, пригнá адúн ѕигвáр, áдна кóла прăгнáа. И нúă пу-чúко... Прáво на-Штéмница óд-ме, тó:-ј нă-гóре. Пу-тó: пăт, прá-вин'о избигáме дăлéко* [ПК,2(218)]; ~ *кýпин-еј ил' пă дóма-ј прáвин (лéбо)* [ПК(Гăр)]; ~ *какóф еј, зă-нúшто нé о-бúве, нé о-умéе нúшто, чúниш ус-мóч прáвин* [ПК,2(206)]; ~ *тóо бáб-Цóфин Атăнáс чúниш прáвин нéдупрáвин: дéк сă-лáфе ќи-фáте дă-сă-смéе* [ПК,2-(188)]; **2.** 'нешто изработено мајсто-рски' ~ *пúтиш кăштте кăквú бúạ? Еми јá, нúски кăшти, нé тăквú висóки куту-сјáа шó úмме прáвини кăшти. Нúски кăшти тăкá, нéкуј мáлко пудúгнини, тăквú бúạ* [ВК-(Шт),288]; ~ *това сиромах кату си напи вода, рече на дјатету, без да знај, ча он га има правена чешмата: "их олан, побратими, какви будали л'уди има по земјата? Да имам толку пари, јазика хождам да открадам куум-џиовата жена, а не да чинам тука чешма да пиат светот!"* [V,PM,67] – во текстот ја среќаваме конструк-цијата: *има (нема) + гл. придавка* и тоа во првата фаза, кога придавката се сложувала со предметот на кој се однесува: **он га има правена чешмата**; **3.** 'вистински' ~ *и вé-лиши: и на мéн ми знáити, и удéка сạм па ми знáити; и ут сáм ут мéн не испаднáх, тукý тóа шо ми пуштú прáвин, шо вúа нé гу знáите* [MV(K),256] – случај на изразување на директниот предмет со предлогот на: **и на мéн ми знáити**; ~ *тукý ки дóјди врéмито, и сéга-i̯, óти тúи прáвинти пукајáни л'ýди ки си пу-клạнýат на Тáтко су сè сăрци и прáвина; óти и Тáтко такфúи пá-ла шо си пуклạнýат на нéго* [MV(K)-256]; **4.** 'безгрешен, правичен' ~ *тóга ки уговóри и на нúх, и ки рéчи: Истúна вéл'ам на вáс, кóлко нé чинúхти на вúа сиромáси, нúто на мéн чинúхти. Да ки си óдат вúи на вéшново пéкол, па прáвинти на рáј жúв дувéшно* [MV(K),282]; ~ *па жéната му... Елисавéт. И јóбити бúле прáвини крај Бóга, а терáле éм чинúле на сăти пувéли и прáвини Господúнцки, óти бúле чúсти. Па нéкој дéти нé му са чинúло, оти Елисавéт бéши јáлоф, и на гудúнити бúле устарéле* [MV(K),294] – во кон-текстот имаме еклатантен пример за тоа до која степен категоријата род во југоисточните говори не функционира: определбата за жена што не забременува е дадена со фор-мата за м. род – **јалоф: па жéната му... Елисавéт... нéкој дéти нé му са чинúло, оти Елисавéт бéши јáлоф;**

*~ вúа си мóлиши: Гóспот, исполáјти, шо нé сąм катý дрýзити л'ýди... И ј́умбрукчúата стóиши у-далéко, и вéлиши: Гóсподи, прóсти ми на грéшин човéк. Вéлјам на вáс, вóа испадна́ прáвин и прустéн си утúди на кýкја му* [MV(K),280]; *~ а видé Исус на Н... шо úдиши кăд нéгу, и вéли зарди нéгу: Ету прáвин Израúлитин, шо нé му си нaóги на нéгу кривутúа. Вéли на нéгу Н...: Удéка ми знáиш?* [MV(K),283]; **5.** сп. **пра́вина** (за девојка, жена) 'дотерана, нашминкана и сл.' [ПК(Гăр)] – односново значење на придавката во м. род го немаме констатирано.

**пра́вина*** f **1.**'вистина' *~ јазе ти знам тебика кату татку и ти казах правината* [V,PM,39]; *~ паш'áта сă пуч'ýди мрăва пó ут гламбóку и му вилú: "тáс рáбута н'éма зă-ј такá, áла ти сă мóл'ам да ми кáж'иш' прáвинáта"* [MS,t,48]; *~ гу пúта ч'урбаџ'úјата: "да т'ą пúтам јас т'éб'ą да ми кáж'иш' прáвинáта!"* [MSt,47]; *~ кату седнаха да јадат, бабата и јала и пила, и на пазва си напални за гостју. Свадбарите ја питаха бабата: "бабо, зашто тăј праиш, дали некој гост имаш?" Тја правината на свадбарите не и казала* [V,PM,221]; *~ ету на пăтјут гу стретоха три жени: тиа били неговите наречници. Му вел'ат: "синку, дека ке да идиш?" И тојнака им каза правина. Тогас тенака му рекоха: "ади иди, немој ти е страх!"* [V,PM,74]; **2.** 'справедливост, она што е ред' *~ сéкуј сáке дą зúме, прáвина не сă глéде* [ПК(Гăр)]; *~ тукý да не са умýати, éм да вéлите: Шо ки јáдими, úли шо ки пúими, úли шо ки си облéчими... Тукý пишúн да пáлати на Господúнова цариштúна и нéговáта прáвина, и сăти вúи ки и намéсти óн* [MV(K)264]; *~ "Дéк óјте брă дéца?" – "А-мú, рăчéле, нúă óдаме нă-пóпо, пă-сјá: пугудúме". А -па-нé: úстински пóп, áми ѓáвул е сèга. –"Е, ми-зăшó?" – "Прăвúме кăýл сус-брăт-ми двýјцăта, дáл'-еј крúвинта áрна, дáли прáвинта-ј áрна!"* [ПД,165]; *~ "А-бă, ричéл, мóјш крúвинă дă-нăпрáвиш, ми-тó-ј чувéко, прáвинта нé-ј áрна. Дáбро дă-нăпрáвиш нé-ј ýбуво, злóто-ј ýбуво"* [ПД,165]; **3.** 'правда, невиновност' *~ "от што му са вúде на нúх и нá добúците кајдúата ми хáрна, фатúха сúчки да úграт. Сéтни јáзе што кабаáт úмам?" Тогáс кадúата му најдé нá нéго прáвината и му вéли: "свúрни мáлко, и јáзе да поúграм сóс мојáта кадúјка!"* [V,P-M,127]; *~ но они му дáли млóгу драгоцéни кáмина на кадиата, та крúво са сăдиха, óни земáха прáвината, пáк Кулýфа гу турúха хапуз* [V,PM,8]; *~ жáлнјо: нă-прáвинта си-издé ќутéко* (= кутриот го изнатепаа иако не беше виновен); *нă-прáвинта зăгăзú* (= настрада без вина) [ПК,2(185)].

**право** adv **1.**'веднаш, директно' (в. пра́ве) *~ јаз два дена има, што дојдох от тамо, ако човекот имаше ништо, тој ки дојдеше право у мен* [MC(B),80]; *~ бегот гол хатот го вјана и зима мастагарката; ... как го видеха јуруците право на мене ми совăрѕаха* [MC(B),74]; *~ тóо дéте дéн виздéн го-пąсéл јáгнăнцто и-вичиртá сă-вąрúне дóма сус-јáгнăнцто. Јáгнăто прáво нą-пизýл'о утúве и рýп-рýп-рýп фăтúл дą-жвáке адин-вăглен* [BK,284], *~ така си а ујдисама работта за кинисувајтто ут тува, шо емин ки*

*втасиме на Одеса (зајднăш ут карапампур да флезиме право)* – *изливајне ут пампурут и уливајне уф воднјут пампур* [МЕ(Р),68]; ~ *една вечар, каде сахатот три нођа – му вел'ат на то место на Данајков Рид, там овци пасах – дојдеха двамина Арнаути право на мен* [МС(В)74]; ~ *нă трундúро úма скрăмăтúци, скрăмăтúк е дăрво ут смрéка, чăтáл кăту бýква Т, едúнјо дéл óде прáво нă гóре* [ПД(128]; ~ *си чини бостанџијска руба и уружи Бошково кон, го вјана и тигл'а право на Имир Николови конаци* [МС(В),-94]; **2.** 'точно, верно, како што е вистината' ~ *сега ти питам, мале, сакам право да ми кажиш: татко ми, мале, што занајат имаши на животот му?* [V,PM,41]; ~ *жената му каза право, ча децата и ги открадоха. Тогас увреjнот ја вели: "скоро донес гул'амото дете, да гу заколими, јазе да гу јада него, зашто тој да расипи сичката работа"* [V,PM,231]; ~ *за Бога, за душа, право да кажиш* (изр. кога некого го заколнуваат да ја каже вистината) [ТГ,320]; ~ *излезе пак прет сиромаху и му вели така сос грозност: "господине, да ми кажиш право, колку карагроша зема!"* [V,PM,39]; ~ *аку нé ти вúждах тéбика, ки вéл'ах да е она нáј-хубава на земјáта, áма сегá кажýвам прáво, оти тúнака си млóгу по-хýбава от нéа* [V,P-M,9]; – како тој ќе сведочи тоа е точно, бидејќи тој кога се зафатил за таа работа се заколнал дека *"право ке гледа и право ке гувоpe"* [ТГ,279]; **3.** 'правично, како што е ред' ~ *му вели: "не е право да се бориш со стари л'уди, изпадни с акранот"* [МС(В),98]; ~ *му-вéле вóлут: "Слýште вáка! Јáс нă-мóјто гáзда двáјсет гудúни му-óра, му-рăбóта; му-пурáсти и дéца. Ето, сéга устáри, мă-пуштúа у-ăвлúăта, мă-тóкме дă-мă-зăкóле, му-вéле. Нéма прáво"* [ДК,137]; ~ *от тáмо кинúсаа, пáк отúдоха, нáјдоха áф една дýпка една лешúца. Човéкот вéли на лешúцата: "лешúцо да ни сăдиш прáво, јáзе ке ти докáрам една квáчка сóс дéсет пúлца бакшúш!"* [V,PM,139]; **4.** 'таму каде што е потребно, во вистинскиот правец' ~ *мúнáа зăминáа двáјст и пéтмúна,[ двáјст и пéтмúна, вéрна дружúна:[ нáјнăпрéт вăрви Трáјко Морáрцки,[ по-нéго óди Тýше Богдáнцки,[ прáво си-тéгл'ăт зą-Стујáкąво,[ јóдат и пéјат и зą-бóј мúсл'ат,[ прáво стрел'áјте, прáво фăрл'áјте* [ПК,2(272)]; **5.** 'десно' ~ *прифтáса прăвна на мурабéту тóј; фáти да кóли на л'áву на прáву да му сă набú рăнкáта* [MS,t,35]; ~ *и пак младата самовила отиде, му вели: "Што плачиш? Има колај и за тас работа: па да земиш камшикот, да поиш на нивите, седом да удриш на право и осам на л'аво, сичко ке си чини!"* [V,PM,278] – уште еден пример за присуството на лексемата **прав** 'десен'; в. **прав**.

**правој** m 'направа од штавена кожа, како појас со кој се прицврстува јаремот со ралото' (на **потеглото** – **воиштето** од ралото има дупче во кое влегува дрвце што се вика **утраш**, и околу него и јаремот се замотува **правојот**) [ТГ,326].

**правврате (са)** pf 'се обрне' – *пудстрминот* личи на *стрмино*, само е помал: ако е самарот нов и *не е лигнан*, лесно може да се *правврате* односно да се *(на)стране;* за да не се случи тоа предните нозе од коњот се вовлекуваат во *пудстрмино* и самарот не може да падне ]ТГ,420[; в. **прăвăрнуве**.

**правудија** f 'подарок во пари што се даваат на свршената девојка', сп. обичај – за време на *армасот* (свршувачката), кога свештеникот ќе ја прочита молитвата и ќе ги благослови *армасанте* со зборовите: *"Да са живи, да са здрави, Аврамува и Исакува мулитва да имат!"* итн., тогаш таткото на девојката се ракува со таткото на момчето и ќе си *разменат нишајне* (ќе ги променат бовчалаците). Потоа доаѓа *армасанта* девојка и ги дарува гостите. Прво почнува со свештеникот, ќе му ја бакне раката и *ки гу даруве сус риза*, потоа ќе ги дарува и останатите. Штом ќе ги добијат даровите гостите ѝ даваат на девојката *правудија* (подарок пари), а таа примајќи ја *правудијата* им бакнува рака [ТГ152]; – за време на Божиќните празници *армасникут* со своите *пубратиме* руча кај девојката. По ручекот *армасницта* ги дарува со *пачети* (шамивчиња), а тие нејзе како *правудија* ѝ даваат *алтăнче* [ТГ,153].

**правýн** m, bot.'вид печурка, расте по дрвјата, особено на црница, служи за припалување оган со удирање на кремен камен со парче челик' [ИГ,128]; в. **пран**.

**прагледне** pf, в. **прăглéде** ~ *аман, Петре, милин ступано,[ ка кајдиса ка на устави!?[ оти, Петре, така прави,[ који на деца мирам ки даде,[ на сираци леб ки даде![ така ки се мăчат и путиркат,[ оти немум јаска никуј,[ ни рода-руднини, ни татко ни мајка,[ на кого молба ки правум,[ који ки ма пугледне и прагледне?* [ТГ,264].

**прагоре** pf 'кога нешто ќе изгуби од својот квалитет поради пресилната температура на која е изложен, пр. *лебут* или нешто друго што се става на огин може да **прагоре**', но исто така може да **прагоре** и **уцетут** (да стане премногу кисел) ако е оставен некаде каде што температурата е висока, во таков случај му се додава вода од варена пченица [ТГ,355].

**прагризе** pf 'прекине (прегризе) со забите нешто' ~ кога жената ќе почне да ткаје, не е добро другите да ја прашуваат: *"са работе арно?"*, бидејќи по таквото прашање може веднаш тука да се створи ѓаволот и да ја *замрси* работата. Ако некој во шала кажува: *"Как, как, сă кине, са кубе!"* Ткајачката обично му одговара: *"Изиќут да си прајадиш, таков лаф да не прагувориш!"* – или: *"Изиќут да си прагризиш, ка (како) пугуди!"* [ТГ,364].

**прагăрле** pf , в. **прагăрне** ~ *вујковците му, ка чуле, му рекле: "Пош не бре дете, при мајка та!" И пушле. Ка си прагăрле, сите на местото умреле* [V,PM,270].

**прагăрне (са)*** pf 'зеде во пренгратка, гушне' ~ *рекла: "братјата ми тука седат, ки чекам тува". Почекала. Дошле братјата и, им рекла: "Јазе ви сум сестра". Тоги са прагарнала сус сите* [V,PM,269]; ~ *она му рекла , куту как шо било. Тоги момата и детто а прагăрнале и рекле: "Ти си нашта мајка!" Си свалиле капите* (погрешно пишува: 'камите'), *косата да му виде* [V,PM,268]; **и: прăгăрне*** ~ *íде адíн дéн тóо дéтто, крăдéјќи, крáдéјќи гу-фáќе, гу фáќе. Кá о-фăтíла дéтто, бáбăта сă-ј-пăрдéла. И дéтто кăжáло: "А бáбо, кá пăрднá мă-рудí". "У, сíне, сíне", гу-прăгăрнáла и н'о: пýште дă-с-јóде* [ПК,2(207)].

**прадаве*** impf 'кога еден отстапува нешто на друг' – кога невестата ја изведуваат од татковата куќа тоа го прават браќата нејзини (или

најблиски роднини), тие ја пратат до половина пат а потоа ја *прадават* (и *теслимат)* на браќа од младоженецот, или на мажи од неговите сестри [ТГ,276].

**пр'ӑдна** adj, m (f) 'нешто што е напред, пред другите' (со формата за женски род: **пр'ӑдна** се покрива и машкиот, што упатува, како и другите слични примери, дека категоријата род во овие говори не функционира нормално) [MS,s,87].

**праз** m, bot. Allium porrum **1.** 'градинарска култура, слична на лук'; **2.** изр.: **нӑ-прázо вóота ќи-ми-сéче** (= знам дека не може ништо да ми стори) ~ *шó ќи-му сӑ-бóм, дӑ-не нӑ-прázо вóота ќи-ми-сéче* [ПК,2-(185)].

**празeме*** pf 'одземе нешто насилно' ~ *тоги Април отиде, му кажа на орачут: "Така, така, риче, они сакат да ти празeмат бирикетут, колко една инка шо бере да ти остават"* [V,PM,295]; спроти празникот *Мартинци* има обичај домаќинот на куќата да заколе кокошка и со нејзината глава да испише крвав крст над главната врата (портата). Потоа домаќинката зема и става во *ирамот* (волнена престилка) бело просо, не гледајќи колку ќе земе и со него *прасејве* (растура, фрла) околу куќата, зборувајќи: *"Кога душмајне воја просо ду зрно ки гу суберат, тоги и нашут касмет да гу празeмат!"*. Овие зборови ги повторува вртејќи околу куќата, оборот и бавчата [ТГ,16]; уште едно празноверие: спроти празникот *Ѓурѓовдин* може некоја лоша жена од туѓата стока со магии да го *празeме максулут* (= млекото, маслото, сирењето). Тоа го прави на полноќ – *у никује доба*, кога се доближува до туѓата стока, меѓутоа тоа може да го прави само жена која веќе *прајасала* (= престанала да раѓа) [ТГ,66].

**празимуве*** impf 'кога нешто се презема од еден кај друг' – кога ќе ја изведат од дома младата невеста нејзините браќа (или блиски роднини) ја предаваат на браќата (или роднините) од младоженецот и тогаш кога ја *празимуват* невестата повторно се простува со деверите (тие што го воделе коњот), а потоа со родителите и роднините [ТГ,182].

**празин***(< 'празен' – со редукција) adj **1.**'одреден простор во кој нема ништо'; opp. на 'полн' ~ *напкун оди сестра ми да искари кабаницата да вичерами – типцијата празна!* [МС(В),92]; ~ *кӑнту* (простор покрај огништето за одмарање) *ј прáзин* [ПсС(З)64]; ~ *да идиш на цар'у, да му тераш четириjси мулита и четириjси чифта хорали празни* [V,PM,43]; ~ *кузум, браче Ристо, ного ти са мол'ам:[ клајне да му чиниш,[ мӑчин помин пуминувум,[ ни на леб сум ни на вода; [ куќа празна растурена;[ нема никуј кој да пите,[ жива ли сум ил умрена* [ТГ,265]; ~ *и путúр'у и гу спúва, гу устáв'ӑ прáзин* [MS,t-,21]; ~ *и катó отúде при одáта, чјудешé са кáк да прáви зá одáта, óти кóжета не мóже прáзна да нóси. Аку да е напӑлни, кáк штé е однесé?* [V,PM,262]; ~ *и гу утфáр'а, ш'тó да вúди? прáзин дулáп* [MS,t,9]; ~ *прáзна кӑшта* (= куќа во која нема жители) [MS,s,88]; ~ *тӑкá рӑбóтаа уф-Сóфја, óни гу-рӑбóтаа. Нúа шо-бúме мумурúј* (девојки) *таквú, ги рӑзнóсӑхме на-дрýго мéсто. Сéкуј бару́т пу-бӑшкá гу-дéл'ӑхме. Е, гúлѕи му-вúкаа на-куршýмут, нӑ-прáзн'о· куршýм* [ПК,2(Иц-284)]; **2.** 'без ништо' ~ *и хúтра Пéтри и*

*з'ѐл хо́ртума́та и си утѝди пра́зин са̌с т'а̌̄х* [MS,t,75]; ~ *оттамо грнчаринот што да стори? Гу беши страм да поj у дома празин, отиде да товари вјајки от гората* [V,PM,230]; ~ *и тој зема пушката, отишел на полето да лови. Лов не доби, празин си вăрна дома. Мајка му му речи: "Ил'у сину, тој занаат останалу от башта ти, ти да го зафатиш!"* [V,PM,170]; ~ *ама́ до́јдух тук на кумш'ѝјата ку́ч'ąту м'ą забира́, гу лупа́х иди́н ч'ана́к у глава́та да си до́јдух пра́зин ду́ма́* [MS,t,30]; – масата (трапезата) е исто така *празна*, ако околу неа нема наседнато луѓе: кога ручекот е готов, домаќинката обично гласно ќе викне: "*Ајде, рачокут е азăр*", ако домаќинот не може веднаш да дојде, тогаш софрата не се поставува *за да не чеке празна* [ТГ,288]; или: кога софрата се тресе не треба да биде празна, т.е. треба да остане некоја корка што ќе падне на земја [ТГ,289]; **3.** 'со неисполнети желби' ~ *га викна: "ела тука, пападика! Што тераш?" – "Ох, царју, јазе што терам, не е за кажувани. Ки да ти кажем". Пак царјут вели: кажи ми, пападика, што тераш, та ако е за чиненти, ки ти кажем как са чини, ако не, пак ки си вăрниш празна"* [V,PM,88]– во текстот вокатив се изразува со номинативната форма (**га викна: "ела тука, пападика! Што тераш?"**); **4.** 'коњ или друг добиток што не е товарен'; **5.**'тој што нема пари и имот' [MS,s,88]; **6.** изр. **сус празни ра̌ци** (сп. обичај: откако ќе се уговори свршувачката свекрвата ја повикува *армасницта* да дојде кај нив *да дипле шејве, даруве* (да ги средува работите), ќе ја пречекаат убаво а на одење ќе ѝ дадат марама полна со овошје и благи работи, зашто не чини *да се испрате сус празни ра̌ци* [ТГ153]; **пра́зна гла́ва** (= човек, односно жена со глупаво однесување) [MS,s,88].

**празник** m 'ден кога се празнува, односно не се работи, пр. недела или друг ден посветен на светец' ~ *ката̌ ниделја̌ и ката̌ празник, суба̌шта̌ ки чинише абер* [ME(P),89]; ~ *на кра́нинта де́н на гуле́мата уф пра́зник, де́ка сто́иши Исус а викна́, е́м и вел'а́: Аку́ ị же́дин не́кој, не́ка до́јди кри ме́н, да не́ка пѝị. То́ шо веру́ва на ме́н, кату́ ка́к ве́л'ат кнѝгити, ре́ка уф не́говото са̌рци ки прилѝи во́да за живо́т* [MV(K), 262]; ~ *едѝн де́н ѝмаши голе́м пра́зник. Господа́рот вјахна́ на́ каро́цата и утѝде на магазѝите, гу зема́ детету, и дојдо́ха на́ до́ма. Тога́с извадѝ керка́ му прет не́гу да гу види де́тето, без да зна́ј нѝшту* [V,PM,153]; ~ *ва́адăн еј пра́зник, д-испа́днум на̌-во́нка и а́с да̌ вѝдум бе́л све́т* [ПК,2(166)]; – празникот *Мартинци*, уште го викаат и *Вăлков празник*, особено го слават во планинските села, оние што имаат овци, тие тогаш *нема ни тенко влакно да фатат уд работа* [ТГ17]; ја имаме запишано и фонетската разновидност: **празниќ** [ПД(Фур)].

**празничин*** adj 'нешто што се однесува на празник' ~ *и ув ма̌шкјут и ув женцкјут партал са̌л ут шејци, пишин ки бида̌ минета̌ ув празничнјут партал* [ME(P),81].

**празно́ва (са̌)** impf 'во празничен ден кога не се работи се *празно́ва*' [MS,s,88].

**прајаде** pf, 1. в. **прајадуве** ~ *Кустадине! Ка ки гледум твојте врсници; твојте врсници, твојте другаре? Кого мајка ки прачеке; ки прачеке, ки дучеке? Који ки удмене татко, који ки удмене мајка?*

*Кустадине, мили сино! Оти ми са нал'ути сино; си устави мајка и татко, да си јодиш јуф чужди свет, дека никуј не та знаје?! Да ти са прајаде лепче који ки ти даде?"* [ТГ,263]; **2.** 'прегризе нешто со заби' – ако некој во шала кажува:*"Как, как, сă кине, са кубе!"* Ткајачката обично му одговара: *"Изиќут да си прајадиш, таков лаф да не прагувориш!"* – или: *"Изиќут да си праггризиш, ка (како) пугуди!"* [ТГ,364]; **3.** (**прăја́де**) 'изеде многу, повеќе отколку што е обично' ~ *урúге, му-бăрбóре курéмо. Или прăјăдéл или тăка́ úма, то: урúге, му-вúкăт. Или то: сă-прăпúл, ќи-урúге. Германциите нé пăрдéшо, тáа пóвиќе га мрáзат, тáа урúгинто* [ПК,2(Грам–240)] – уште еден случај на несоодветна конгруенција: **тáа пóвиќе га мрáзат, тáа урúгинто** (именката е од ср. род, а заменката од женски).

**прајадуве** impf 'присакува да јаде' ~ *"Е што уткраде, кажајте, де!?" – "Ето што: беше един убув бустан, заграден сус црни трјне. А воја урсус што праве!? Ка му са прајадуве лубеница, и то сношти, пу воја ветар, пу воја сафрагăн* (лошо време) *и не глидаќи ни оти плет има, ни... праскокнуве, флеве уф бустанут и салде една лубаница беше, па и неја ја скинал. Остави да, и саṫ бустан виран* (упропастен) *гу правил... сè уд крф!"* [ТГ,187] – алегорија на првата брачна ноќ.

**прајасина жена** f 'жена што престанала да раѓа'; сп. народно верување од Гевгелиско: ако некоја жена работи на празникот *Руса среда* (среда пред *Ѓурѓов-ден*) може да добие рани на главата, ваквите рани можат да се излекуваат само на следниот начин: тој ден *прајасина жена* треба да замеси говедски лајна со просо и кога лајната ќе се исушат да ги изгори и со пепелта да ги посоли раните [ТГ,8].

**прак** m 'долниот дел на врата (односно на порта)' [MS,s,87].

**пракине (са)** pf 'се "пресече" (прекине) нешто што е во тек'; сп. верување: – кога е човек на умирачка, кога "испушта душа" не треба гласно да се плаче, зашто е *грота* (или *граота*) *и може душа да му са прекине* (т.е. да се "прекине излегувањето на душата", односно "едната половина да одлета", а другата "да остане") и тогаш агонијата на оној што умира му се продолжува [ТГ,251].

**пракован*** adj 'нешто на кое има заковано повеќе клинци, во случајот ведро' ~ *Пиринуго, јубава дивојко,[ тихо пејиш дилеко се слуше,[ чул те уфчар преко три планини,[ си јуставил трло неградено,[ јуф трло то стадо небрујено,[ миѓу стадо ведро пракувано,[ пракувано, ведро немирено* [ТГ,56].

**пракуван појас** m 'религиозен, црквенски реквизит'; сп. верување – ако на некоја жена новороденчињата ѝ умираат, таа се обидува да се заштити на тој начин што последното новороденче го *пуминуве низ сребрин пракуван појас;* провлекувањето се врши пред да изгрее сонцето. Како што рековме појасот е своина на црквата и за секое поминување под него се плаќа извесна мала сума – *за лек да фате.* Овој појас уште го викаат *сребрин вениц.* Освен со споменатово провлекување, некои родители се обидуваат да се заштитат со тоа што на децата им даваат симболични имиња: *Трајан, Трајанка* и сл., други на капата на децата ќе им обесат различни *ајмалии, близнак трн, сребрен крст, дрвце од Христовиот крст* [ТГ,120].

**праклăне** pf 'стави под клетва, заколне' ~ *на дедо Госпуд криво му падна и тоги праклăна: "Уд сега и дејна и ноќа да работиш, и ка ќи дуработиш па пуд мишка рабутенто да си гу земиш"* [ТГ,365]; ~ *ето ти го и Ристос ке замине: "Даскале!", риче- а, "воа жито ти са молиме да го пракăлниш, да са угорче!"* [V,РМ,294]; ~ *јас кога бах, млад Стујане,[ мала и малечка,[ мала ем малечка, Стујан,[ јуф бели пилени,[ мајка мен ме л'ул'е, Стујан,[ јазе се си плакум,[ тоги мајка мен ме, Стојан,[ л'уто праклăнала,[ л'уто ме праклăна, Стојан,[ песна ми пејаќи* [ТГ,200]; – тој што кумот го држал гол в раце при крштевката, тој мора многу да внимава да не го навреди кумот, зашто ако кумот го *праклăне, "не можат ни три владици да му пуможат"* [ТГ,308].

**праклăнувајне** n 'кога се искажува тешка клетва' ~ *и црева са баре карат, а кам да са не карме нија;* во таквите моменти мажите се служат со непристојни зборови – *псујајне*, а жените со *клăнајне* и *праклăнувајне;* изразот низ клетви е многу богат: *Чума да та удре!; – Да та тресне, да та млăсне!; – Да та здрве!; – Земја да не та дексе!;* (земјата да не те прими, да те исфрли); – *Бол'ка да та сутрије!; – Црве да вариш* (да имаш рани со црви); – *Уф рблак да сер...* (да бидеш неподвижен, под себе да одиш по голема нужда); – *Просјаци да водиш!* (членовите на семејството да ти се просјаци); – *Вилигдин да не дучекиш!* (да умреш пред да дојде Велигден); – *Каман и дрво да са чиниш!* (да се здрвиш, да се парализираш); – *Уд Бога да најдеш!* (Господ да те казни); – *Госпут да те сфате, магаре уф куќи да не ти рикне!* (да ти замре домашното стопанство); – *Кукумавки да ти на главата кукат!* (кукумјавка = утка, симбол на зло); – *Дома да не си умриш!* (да умреш далеку од своите); – *Чафки да ти очи чопкат!* (да умреш далеку од своите, да нема кој очите да ти ги затвори); – *Врата да ти се сус црна врба затворе!* (смртта да господари во твојата куќа); – *Стрела да те згоде!* (да те удри гром); – *Далак да те убие!; – Изиќут да-т са-фате!* (да не можеш да зборуваш); – *Сус црно да са пукријиш!* (црно се носи кога ќе почине некој близок); – *Куту куче да избиснејиш!* (да те касне бесно куче, односно да се разболиш од беснило); – *Да питиш да са раниш!* (да просиш за да се прехраниш); – *Да немиш чиница да ти се раздаве; свеќа да ти са запале!* (да бидеш сосема беден, да немаш ништо); – *Да та пилиносе!* (да те отруе – растението *пелин* е многу горчливо); – *Коран да не устане ут тебе!* (да немаш потомство); – *Гроб да не ти са знае дека ти е!* (да умреш без никој од своите); – *Кучијна да та кубат!* (да останеш сам и крајно немоќен за да не можеш да се одбраниш од кучиња); – *Гора да фатиш, дома да не си дојдиш!* (да го изгубиш разумот); – *Огин да те изгоре, пепал да не устане ут тебе!* (да ти се изгуби трагата); – *Црна земја да та глăтне!* (да исчезнеш, да умреш); – *Рăци и нози да ти са фатат!* (да се парализираш); со исто значење: – *Да ти се исуше и рăка и нога; – Да не усимниш!* (да не се пробудиш од сон, да умреш додека спиеш); – *Куту вол да рикиш, па така душа да дадиш!* (да имаш тешка и мачна смрт); – *Превул да те скапе!* (глад да те сотре) [ТГ,320].

**пралепе** pf 'прицврсти едно со друго со помош на лепило', fig. 'придружи' – девојките кога излегуваат од дома обично се во друштво со некој роднина, но по пат секако ќе им се **пралепе** некој младич [ТГ,323].

**пралигато** adv 'кога нешто одговара, кога е погодно' ~ *Господи Боже, и свита Бугуројцо... и ти Свити Ѓорѓе сус златин мăздрак (коnje)... ако са вија мăки зарди некуј негув грех, сите ви са мол'ме, да гу простите и да гу куртулисите, и ако е ваш, ако е на вас пралигато, си гу зимајте... Ако са мăче зарди чужди греуве, нека са прасече конџут* [ТГ,284] – независно што заповедта е во блага форма, сепак прави впечаток дека кратките заменски форми доаѓаат пред глаголот (*си гу зимајте...*), што не е обично за стандардниот јазик.

**праличе** impf 'одговара, личи' — свадбата заправо почнува в сабота навечер, кога ќе дојдат *тапајне* (тапан и зурла) и ќе почнат да свират, а младите да играат. Штом ќе удри *тапăн* тогаш ќе речат: *"Ха, сај-и било свадба, брej... Е, сега праличе, умјасе на свадба... Свадба биз тапајне, црква биз поп! Свадба биз тапајне ни пет пари не чине. На свадбата душа даве тапăн"* [ТГ,168]; в. прил'ага.

**праматар** m **1.** в. **праматáрин** ~ *тó-j чувéк шó óде пу-сéлта дă-прудáве ситнéже: мунúста, úгли, купчúна, прăстăнчта, лáстика, ђуú и др.* [ПК,2(89)] – во текстот имаме присуство на архаичната множинска наставка за с. род **-ета: прăстăнчта**; ~ *е, сă-кăчúл тáмка нă-дăрвуто и-тăкá зéл дă-вăрне дош. А-пăнéкуј чувéци тáм, шо-имáло бăкáле, прăмăтáре, дă-кáжăме, сè сиуддéле тáмка пут-то дăрвуто, дăне-ги-вăрне дóш* [ПД,162]; **2.** 'прекупец (во случајот на риби)': пристигнува коработ со риба (на брегот на Дојранското Езро) и го заобиколуваат **праматарите**... го прашуваат рибарот колку бара (за рибите) [КД,60]; и: **пăрмăтáр**.

**праматија** (или: праматарски еспап) f – во минатото пред да се постави граница меѓу Вардарска и Егејска Македонија главниот трговски центар бил Солун, *кираџиите* таму носеле жито, вино, сусам, памук, ќумур, даски и др., а назад враќале *праматија: басма, платно, шамии, кавраци, гајтани, ширити, разни накити (гривни, прстени, обетки и др.)* [ТГ,414]; ~ *му рекăл на син мо: "Товари един товар праматиа, оди продави на тоа село! На вечарта оди на госте на тоа човек и гледи да го кандисаш, да заколе кокошката, да да ѝ изедиш главата и сăрцето!"* [V,P-M,274].

**праматáрин** m 'трговец што продава ситни работи по селата' ~ *А пýсна на праматáрину да кýпи ч'итирúјси индиз'áнта кáбути* [MS,t,52]; в. **праматар**.

**праматарлăк** m 'ситни работи што се продаваат за домаќинството: конци, игли, копчиња, тантели и сл.' ~ *ги прудáва и камúлиту и си утфáра идúн дуѓáн, éм бакалăк éм праматарлăк* [MS,t,14].

**прамира** (и: **прăмúре**) pf **1.** 'паѓа во бессознание, како да умира' ~ *умúре и пáк ужúвуве; тăкá прáве Вáнѓа шó-ј уф-Пéтрич, óна прăмúре и ин "сă-кăжýве Гóспо", óна "гувóре ус-нéго", а сéтне ин-кăжýве нă-чувéцте шó ќи-м-сă-дéсе* [ПК,-2(89)]; слично е објаснувањето и кај Тановиќ од Гевгели; сп. верување: народот верува дека ако некој неизмиен почне да јаде,

или ако жената неизмиена почне да меси, тогаш треба да се очекува сиромаштија и дека наскоро во таа куќа луѓето ќе *прамират* од глад [ТГ,18] – во контекстот е присутен лексичкиот архаизам: **сă-де́се** (= се случи), ова единица ја немаме регистрирано во другите говори, а ретко се среќава воопшто во словенските јазици; сп. во српскиот; **2**. 'кога некој, обично жена се преправа дека се онесвестила' ~ *но́го зна́а о́на дă-прăми́ре, а́к не́-и́-ėј не́што пу-ąтăро, ду́р дă-ви́јш прăмре́ла;* **3**. "умира од страв" ~ *ама́н бре́, шо́ мă-испла́ши́, прăмре́х* [ПК,2(89)].

**пра́н** m, bot 'вид печурка, расте на дрвјата, обично на црница, се употребува за палење оган со кремен и огнило' [ПД(123)]; и: **пра́м** [ПГ(Фур)]; ~ *не́куј и́-ви́кат пра́на. Сă-ва́де уддăрвата, сă-ва́ре, ус-н'а́а сă-па́ле усчăкма́к о́гин, фăрле и́скри и ќи-с-запа́ле* [ПК,2(87)]; в. **правун**.

**праоде** pf 'кога малото дете ќе почне да оди мајка му ќе замеси **пугача** и откако ќе ја испече, им испраќа на соседите по едно парче, зборувајќи: ~ *Јуван (или Ристо, или...) прауди и ви пуштуве пунуда да дојдите да гу видите*'. Тој што ќе го прими парчето погача ќе каже: ~ *Госпуд да му даде здраве и касмет и гулем да пурасне!* По месец или два, откако ќе почне да оди мајка му му пее: *Баш, баш куни!* (= раце),*[ мама даде зиза* (= цицка),*[ тате даде бобо* (= бонбони),*[ Кој ќи руче? – Милена ќи руче* [ТГ,118]; потоа *му са сече сопка*. Овој обичај се состои во следното: со парче конот ќе му врзат двете нозе на детето и ќе го пуштат да оди, се разбира тоа ќе падне и во тој момент некој од домашните ќе го пресече конапот, а друг во исто време ќе истури вода со зборовите: "*Куту вода брз да биде!*" [ТГ,122].

**прапаше** pf 'си ја стегне со појас половината' ~ "*Богме Митро, ќучук Митро,[ не сам нашал срма кулан,[ ако најдех па те лăжум,[ куту него да са чинум,[ на твој појис да си лежум,[ тенка снага да прапашум*" [ТГ,371].

**прапее*** (и: **прăпее**) pf **1**. 'почна да пее' ~ *станах уф зори (прад зори), питлијнта кога прапијаја* [ТГ,11]; **2**.'кога младо петле ќе почне да кукурика'; верување: петлињата не смеат да се колат се додека не *прапејат, зашто не е арно* [ТГ,403].

**прапејвајне** n 'плачење и редење над новиот гроб, особено пред да го закопат мртовецот'. *Прапејвајнето* може да биде *арно,* кога некоја жена умее убаво да пее и да ги реде добрите страни на покојникот и неговите маки, уште ги споменува оние што ги остава зад себе и сл. Сп.: ~ *Кустадине, мили сино! Мајка ка ки те забраве! Много ми си малечук сино. Кој ки ми те гледе, који ки ми те чуве? Мајка да знајше, Кустадине, уф пазви ки ти скријше. Уд неја не та удделувише* [ТГ,263] – употреба на личната заменка (за директен објект) **неја** м. повратната 'себе': **уф пазви ки ти скријше. Уд неја не та удделувише**.

**прапише** pf 'кога старите својот имот, или дел од имотот со документ го остават во наследство на некој од потомците', по правило е така, поретко може да го *прапишат* и на некој што не е член на семејството, но тој ќе ја земе грижата да ги чува старите [ТГ,292].

**праплашуве*** impf 'прави некој да доживее страв'; сп. кога на коњот ќе му се појават на градите дебели и тврди

жлезди; го лекуваат на тој начин што под раната ќе подметнат керамида со барут што ќе го запалат, и ќе ја опрлат раната, на тој начин болеста ја **праплашуват** и таа ќе се повлече – суеверие [ТГ,389].

**праработуве*** impf 'работи по малку, неусилено' – празникот *Св. Сава* не е многу тежок празник, сепак жените го празнуваат и ништо не работат, додека мажите **праработуват,** т.е. привршуваат некои започнати работи [ТГ,78].

**прасаде** pf 'кога дрво, обично овошје ќе се извади од едно и ќе се сади на друго место' (во дупката покрај коренот на дрвото се истура малку јачмен за да се подобри почвата) [ТГ,350].

**Прӑсека** top. 'преод в планина, погодно за поминување, пресек'; сп. стсл. прѣсѣкъ [ЛИ,Ми..., 178].

**пра́се** n, zool. **1.**'малото од свиња' [ПГ-(Фур)]; и: **пра́с'ạ** 'свиња'; сп. **то́пику пра́с'ạ** 'домашна свиња', **ди́ва пра́фч'ạ** 'диви свињи' [MS,s,88]; ~ *елбет су то пусат они шу гу имиа тогај: пушки криминлиј или су капцули... можиа сăл да-ј заплашат на дивите прасијна* [МЕ(Р),77]; ~ *да ут та́мо бе́ши дале́ку, бил'у́к пра́си пасе́ле. Па лошутѝата уф них, си мо́лиа на не́го, ем ве́леа: Аку ни изва́диш на на́с ут ви́и, по́вели на на́с да си хо́диме на бил'у́кут уф пра́сити* [MV(K)265] – во контекстот имаме случаи со проширена употреба на множинската наставка **-и** (на тоа имаме укажано и порано) кај именките од с. род: **праси**; за односнава појава коментар немаме сретнато, ни се чини дека може да се допушти позајмен образец; за ова в. во граматичкиот дел; ~ *тогај жената му му вели: "и за това кахăр береш, мăжу! Јазе довечера за гу закол'а прасинто, што имами на будрумо, да извадја сăрцето, да му гу занисеш на нас увреинот"* [V,РМ-,193]; кај Тановиќ (од Гевгелиско): – младото од свињата во првата година се вика *прасе* или *бишинце,* кога ќе порасне машкото се вика *нерец,* а женското *бишка* или *прасица* [ТГ,374]; **2.** изр. **црно прасе пу рит пасе** – загатка (одговор: брич) [ТГ,290]; сп. архаична множинска форма: *прạхчу́лчентạ* [Пс-С(З),69].

**прасече** (и: **прӑсе́че**) pf **1.** 'со притисок од нешто остро (пр. со нож, ножица или секира) оддели работи едно од друго што биле заедно'; **2.** 'го прекина текот на нешто', пр. ако порогајот се одвива тешко тогаш се мисли дека некој *со лошо око* ја видел породилката и го *пресекал* порогајот [ТГ,105]; 3. изр.: **ричé и прӑсичé** ~ *шо ќи-ка́же, ла́фо не гу вăри́не нăsăт. Ќи-ка́же и ќи-нăпра́ве, ла́фо-мо-ј, не́ма шо ту́к* [ПК,2(191)]; **мă-прӑсичé** (= ме исплаши, занемев) ~ *ка́ о-видéх ót ми нóсе тилигра́ма, мă прă-сичé не́што* [ПК2(179)]; **нека са прасече концут** 'нека се прекине животната нишка' – дел од прошталната молитва ~ *Госпуди Боже, и свита Бугуројцо... ако са вија мăки зарди некуј негув грех, сите ви са мол'ме, да гу простите... А ко са мăче зарди чужди греуве, нека са прасече концут, нека прастанат вија бол'ки* [ТГ,284]; **жилите му са прасечеа** 'се кажува кога некој ќе стане многу немоќен', сп. верување: кога платното што е исткаено треба да се сече, не е препорачливо да биде присутна машка особа, бидејќи **жилите ќе му са прасечат** [ТГ,364] – суеверие.

**прạси́ца** f, zool. 'свиња што има прасиња' [ЛС(К),100].

**пра́ске** impf 'крши' ~ *глéј кá-ј прáске грáнките ут-тóо злáтно дрȁфце* [ПК,2(87)].

**пра́скȁва** f, bot. Prunus persica 'вид овошје, дава убави сочни плодови, праска' [ПК,2(87)]; сп. **пра́скȁви́ца** [ПД(130)].

**пр'аскокни*** (и: **прȁскóкне**) pf **1.** 'се префрли со скок од едно на друго место' ~ *му отговори: "зашто сам бȁрзоходец та, аку немам тиа камени вȁрзани аф ногите ми, можи да да пристȁпнам, от крај до крај да пр'аскокнам"* [V,РМ,44] – во текстот среќаваме проширена употреба на предлогот аф (во) наместо 'за': **тиа камени вȁрзани аф ногите ми** – за ова поопширно во граматичкиот дел; ~ *"é, сéга – им ричéла лисúцта – знáм óти сúте сте гулéми јунáци, áма дȁ-нȁвáл'ме ȁдúн гулéм óјгин и дȁ-вúдме кóј ќ-о-прȁскóкне". Нȁвȁлúли óјгин и лисúцта пишúн фȁрц-скукнáла и пу нé· ȁдúн пу-ȁдúн сúте вȁлци* [ВК(Пат),287]; **2.** 'се измести, се придвижи преку нешто' ~ *кá óде жé·нта, јȁбýлкȁта си-ј дúге грáнуфто, тáа нȁ-мóж дȁ-фáте, дȁ-скúне. "Сéч-гȁ цáро тáа јȁбýлкȁта". Га-сичýве, áрно áма чукáјќи, кá а сичувáл, дȁрвуто пȁрскáл, дувáро прȁскукнáл нéкаа трéскичка уд-јáбýлкȁта* [ПК-,2(Крец–300)].

**праскокнуве** impf, в. **пр'аскокни** ~ *А воја урсус што праве!? Ка му са прајадуве лубеница, и то сношти, пу воја ветар, пу воја сафрагȁн* (лошо време) *и не глидаќи ни оти плет има, ни... праскокнуве, флеве уф бустанут* [ТГ,187].

**пра́скȁви́ца** f, bot., Prunus persica 'вид овошје' (дрво и плод) (Ник), во Пат: **пра́скува** [ПД(130)]; в. **пра́скȁва.**

**Пра́слоп** top. 'мало село во *Чеч*, Драмско – ниско место, длабнатина, погодно за поминување', сп. стсл. **прѣслопъ** [ЛИ,Ми...,179].

**прастане** pf **1.** 'даде согласност' ~ *Сечко ка чујуве, му паднало криво, па си утиде пра Баба марта и фати да и са моле да му пузаиме три дни он да владеје. Едно марта прастана и кандиса* (погрешно пишува: *'кандисак'*). [ТГ,13]; ~ *поп куту секуј поп, му веле: Не знам оти нема Св. Стујан, ама, ако сакиш, дај ми една овца па да ти клам едно име, што го пише уф сите калиндаре. Тоа прастанал наваја работа, дунесуве една овца и дубијве име Јуван* [ТГ,26]; и: **прȁстáне*** ~ *"Ут-кá ки-гу-изл'ȁкýвиш дéтто, цáро ки-нéма мéсто дéк дȁ-тȁ-тýре тéбе. Ки-ти-дáве и пулвúнта цáрсво, ки-ти-дáве, нȁпримéр, една укóл'а, ти-да·-кумáндувиш. Ти нéма, рȁчé дȁ прȁстáниш, ти-ки-му-сáкиш нȁ-нéго злáтнио пȁмпóр"* [ПД,148]; **2.** 'прекине, престане нешто' ~ *Господи Боже, и свита Бугуројцо... сите ви са мол'ме, да гу простите. Ако са мȁче зарди чужди греуве, нека са прасече конците, нека прастанат вија бол'ки* [ТГ,284].

**прастрете*** pf 'наиде на некого' ~ *поизгоре отиде, гу прастрите Сечко и му риче: "Поможи Бог, ќаа!" – "Дај Бо добро! Ут дека ма знаиш, от сум ќаа?" – "Ти имише, риче, девит ил'ади офци, јас флизех, ти утипах три ил'ади"* [V,РМ,293]; ~ *гу фатил и него, гу тепал, тепал, гу тиснал уф един дол. Па си поводел офцата, па си кинисал. Ет-ти го Мартин гу прастрител, му рекал: "Поможи Бог, ќаа!"* [V,РМ,293].

**прасукуве*** impf 'со вртење на вретеното повеќе нишки става една со друга'; сп. жените наесен кога

одат в поле на работа по пат *прасукуват куприна* (= од свилената буба извлекуваат *свилени, купринни нишки*) [ТГ,287].

**прати** pf 1.'ангажира човек да оди некаде за да сврши некоја работа' ~ *прати едúн човéк нéгов пáк да ги земи ųифарųúите, да ги сăди пóфтор* [V,PM,9]; ~ *дéсет корáби, ги напăлнú стóка, му дадé и едúн прăв гимиųúа и гу прати да гу продадé оновá имáни и да си вăрни naсáт* [V,PM,13]; ~ *маштеа хи, като видела толко руба, каскандисала и утринта, като ја научила, у-де хи ја, пратила сојăта си дăштерја да пасе оловето и хи порачала, да идјă на нози мјасто* [V,PM,286]; ~ *са главúх аф едúн базирѓáнин, кóјто ме пратú да му бéрам верисéнта* [V,PM,22]; **2**. 'даде нешто со порака да биде однесено некаде, односно предадено некому' ~ *варзала писмото на гăлăбни крили и гу прати на татка и* [V,PM,63] – уште еден случај за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: **гăлăбни крили**; ~ *му вели: "нели прати ти една книга на твојта л'уба да пала една мома на Танковата шикија и да е прилика на неја?"* [MC(B),94]; **3**. изр. **прати хабар** (= извести за нешто) ~ *кога приблизила ду градо, де живел мăжо хи, пратила хабар, кунак у него да хи такмет. Граждането сă ч'удили, как таков царски ч'ул'ак шта кондиса в такавă кăштă* [V,PM,282]; ~ *нúа нé ти чúними нúшту на тéбика, л'у ки прáтими хабéр на тáтко ти, да ни прáти пáра* [V,PM,26].

**пратогир** m 'во минатото тој што го известувал населението за некои важни настани, освен тоа тој одржувал ред кога биле собрани селаните сред село за некој празник' [ТГ,279]

**пратока** f, bot. 'име на билка, ја викаат и *кркл'а*' – семето од оваа билка служи како лек кога човек не може да оди по мала нужда (кога не може да мокри); семето од споменатава билка се вари и болниот ја пие како чај. Истиот "лек" се користи и кај болните животни [ТГ,244].

**пратока** f – кога се вари ракија првата (ракија) што ќе **прateче** (таа е најлута) се вика **пратока** [ТГ,287].

**праточе** pf 'за виното се вика дека ќе се **праточе**, кога ќе се префрли од **куритто** каде што било ставено грозјето во буре, **уф куритто** ќе остане **кумијна** од која се вари ракија' [ТГ,355].

**прąтýвą** impf '(ис)праќа некого да оди некаде', в. **прати** ~ *"Милýвąм дą-ме-нąýчиш, вúкą, и-áс дą-свúрąм". Вúкą: "Имąш пари?" "Имąм, вúка, дв'áста динáрą". Му-и-дáл. Гọ-ýчи тóј зąнáето. Се вąрнýвąт. Тóј-е печąлúл тóлку пáри, тóј тóлку. Тóј н'áма нúшто. Дóбро. Другąта гọдúна, пá ги-прąтýвą* [ЛС(К),124]; ~ *óн седнýвą, úстиą рąкọпúс. Пúше дрýгọ пúсмọ. "Твá д'áте ви-гọ-прąтýвąм, кá ќи-дóјди, дą не-ме чéкąти, дą дóјдąм, мóш дą-зąкąснéąм (ą-óн пọ-ц'áл м'áсąц не-се-вąрнýвąл, пọ-дв'á, трú), зą-пóмáлкąтą ќéркą дą-гą-жéнити* [ЛС(К),125].

**праубиде*** pf 'посети (повторно)' ~ *удеки и аскерут дујде. Царувут зет му веле на шура мо: "Ад да поручиме, да напкум кă са удриме!". Са наручаа. "Сидејте виа тука!", риче царувут зет, "да јас ќ-одум да и праубидум!"* [V,PM,296] – кратката заменска форма за дат. предмет **мо** место 'му' не е печатна грешка.

**прąýтка** f 'ситни прашинки од кожа

под косата на човек – првот' [ЛС(К),97].

**пра́ф** (< прави) – императив (2 л. едн.) ~ *му вилѝ: "ја́ла да гу из-ва́дими и синду́ќу, ут-та́м с'е́тн'ạ ш'ту у́ш'тиш' пра́ф!"* [MS,t,11].

**прафате** pf **1.** 'преземе нешто од некој друг, но за кусо време'; **2.** – **(се)** 'се пренесе болест од еден на друг' – пр. некои кожни болести, сп. верување: *лошата краста* (или *жлăта рана)* може да се *нафрле* на некој друг, тоа се прави така: ќе се земе некоја крушка со која ќе се натрие раната и кога никој не гледа крушката ќе се фрли на улица со зборовите: *"Кој ки а земе, кој ки а апне, на него рани, на мене здраве!"*. Меѓутоа, тој што ќе ја најде крушката, ако се сети дека е *нафрлено,* ќе ја фрли крушката и ќе рече: *"там да му устане"*, по овие зборови раните не можат да се префрлат, т.е. нема да *се прафатат* кај здравиот [ТГ,234] – се разбира ваквите суеверни постапки во поново време ретко се практикуваат.

**прафашќе** impf **1.**'кога болеста оди од еден на друг човек' – народот верува и знае дека болеста *чума са прафашќе* затоа контактите со болниот се сведени, односно биле сведени, на нула, пр. ако треба да се земе пари од некој што има чума парите треба прво да се стават во оцет, а потоа да се земат. За тоа како некогаш се пренесла чумата постои ваква легенда: некој татко продал жито во Солун, кога се вратил парите ги предал на ќерка му, тој умрел, а наскоро умрела и ќерка му. Луѓето не знаеле од што умреле, а наскоро се заразиле и роднините и комшиите. За тој случај постои и песна во Гевгелиско, а може да се слушне и клетвата: *"Чума да те згоде!"*, *"Чума да те удре – лек да не најдиш"* [ТГ,241]; **2.** 'се остварува, се реализира' – се верува дека оној што е проколнат од родителите нема да помине добро, дури се верува дека ако него *клетвата не ки гу фате,* таа ќе ги стигне неговите деца или внуци, па макар тоа било и *уф дивето кулено.* Исто така е тешка и *прафашќе* и клетвата од кумот.

**прафтју** m 'израз со негативна конотација' ~ *гу викна нивјастата му и му вели: "за тебика ми зема, да ти питам, или за това стар прафтју?" Тојнака га вели: "как? Јазика за мени ти земах, а не за друг". – "Е мадам така е, и јазика за тебика дојдох. Не чинам кабул, тој стар прафтју да ми намига сос окоту и да ми маха сос главата"* [V,PM,78] – според Ст. Романски: **прафтју** < 'прăфтју' = *прăхтјо*, тој што *прăхти* [V,PM,557].

**прафчар** m 'човек што чува, односно пасе свињи' ~ *да ут та́мо бе́ши дале́ку, бил'у́к пра́си пасе́ле... ем ве́леа: Аку́ ни изва́диш на на́с ут ви́и, по́вели на на́с да си хо́диме на бил'у́кут уф пра́сити. Да ре́кạл на ни́х: Удѐјтисте... Ка́ утѝшле уф пра́сите, си тăрча́ло сăто бил'у́к уф мо́рито... Па прафча́рити си бига́ле уф гра́дут* [MV(K),265] – веќе зборувавме за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именки од среден род: **бил'у́к пра́си пасе́ле**; ~ *да ка испадна́ле дја́волити ут чове́кут, фле́гле уф пра́фцити; и ируди́са бил'у́кут на до́ло уф бла́туту, и си удави́ле. Ка и виде́ле прафча́рити шо си чинѝ така́, си бига́ле, и си утѝдуа, си кажа́а уф гра́т* [MV(K),275].

**прафч'у́лч'ạ** n, zool. dem. 'малото од свиња, прасе' [MS,s,87].

**пра́фцом** adv 'исправено' ~ *о́на зе́ јатага́нăт и сидна́ узáт у-палхѝ-рăт да-че́ка. То́кмо у-полу́нош пал-*

*хи́рăт фати́ да-тро́пка, и мо́мата дигна́ јатаѓа́нăт и застана́ пра́ф-цом* [ВЛ(Аj),338].

**прах** m 'ситни честички, прашина' ~ *ѓу́птино наме́сто ка́мạн искара́л едно́ па́рче си́рне и гу-стисна́л. И уд-не́го и́стина пртиче́ла во́да. И змео́ зема́л еди́н ка́мạн, гу-стисна́л, тоа сạ-напрạви́л пра́х* [ВГ(М),272].

**пра́хин** m, bot. Fomes fomentarius 'печурка што расте на дрво, трат' [MS,s,87]; в. **праву́н** и **пран**.

**прачесте** pf 'кога верникот, откако ќе го истера постот оди в црква (кога е празник) и свештеникот со лажиче му дава пречиста: малу винце и *нафура* (= залче леб над кој попот пеел)'; сп. – наутро рано на празникот *Бужиќ* мајката ги кори децата да се кренат за да одат в црква: *"Ајде, стани, сино! Дедо Бужиќ дујде. А јде, уф цркви ки јодме да гу видме, да на прачесте!"* **[ТГ,85].**

**прачуе (се)*** pf 'се дознае, се рашири глас' ~ *се прачула мома јубавица, лелем,[ она курдисала сред-село мијана,[ дека се берат Турци ем каурe,[ вино си прудаве с чаша мириница,[ – каул курдисала мома јубавица,[ који ки испије чаша мириница,[ тоа ки ја земе мома јубавица* [ТГ,198].

**праша*** impf 1.'кога некој поставува прашање, т.е. сака нешто да дознае' ~ *като вăрвјала, пошла при дваминăта брата, што сă карали за лозăтă, прашила ги, зашто сă карат? Тија хи казали: "Зашто ни можеме да разделиме лозăтă"* [V,PM,282]; ~ *от там пошла на воденицăтă, што ни можала да млејă. Прашила ги, зашто не млејă Тија хи рекли: "Не знаеме, братко"* [V,PM,282]; ~ *овчаро утишел в градо, от де бил тој, и с питане нашел кăштăтă му. Дур ега сă вејке смрăчило, хлопал на портите му, и, като изл'езла ступаницата прашила, кој хлопа на порти* [V,PM,280]; **2.** – **(си)** 'се допрашува, се советува' ~ *по́п нạ-оно́ạ вр'а́ме кọма́ндạ. От-по́пọ си-пра́шạли. Амạ и́тạр, му́дạр, нạ-цăрквạтạ ко́гạ о́дạт ви́кạ: "Дра́ги сел'а́ни, ќи-си-пọмо́лими нạ-Го́спọ, нọгу су́щạ-и, ви́кạ... а́мạ се́лọтọ дạ-би́ди сло́жнọ"* [ЛС(К),119].

**праше** impf 'кога некој работи на второ, површинско окопување на земјоделски култури, пр. на *чиничка* = пченка, *бубаќ* (памук), *бустан* и сл.' **[ТГ**,136**].**

**праши** pf 'фати, допре' ~ *мајка и била многу лична и многу хубава, и толко ја милуваши момата, што-то не даваши на некој да ја праши. Дојде времја, момата си беши станала до петнајси година: беши станала от мајка и по-лична* [V,PM,213].

**пра́шка** f 'мало парченце од дрво, раска' ~ *кăко́ф зинќо́р чуве́к еј, пра́шка уф-о́чте мо-ј де́тто, не́ј-ќе до-ви́де...*

**праш'ла́к** m 'камен што се рони, мек камен' [MS,s,88].

**пра́шта** f 1. 'примитивна направа од коноп за фрлање камења и сл.' ~ *си́те де́чка си-игра́ат ус-пра́шти, не́-ве́л'ат о́т ќи-с-сука́пат гл фте;* **2.** ~ *нă-сума́ро нă-мăга́рто* (се разбира и на коњот) *и́ма пра́шта уд-една́та и уд-дру́гта стра́на, дă-мо́јш сă-ка́чиш по́ле́сно* [ПК,2(88)] – уште еден случај на употреба на пефективен презент: *дă-мо́јш сă-ка́чиш.*

**пражта*** impf 1.'испраќа' ~ *ги гле́даши деца́та сос не́говите де́ца, ги пра́шташи на учи́лиштето да си уча́т* [V,PM,16]; ~ *една жена си имала сојă дăштерја и другă пак заваре-ницă; нехинăтă си миловала, пак зава-*

*реницӑтӑ бахтала и ја праштала на воденицӑтӑ да млејӑ наштја* [V,PM,287]; ~ *мајка хи сӑ разбол'ала и ја праштала да хи донесе вода студена. Тја ни ја услушала. Тога мајка хи ја поклела и рекла: "Да сӑ, керко, по кӑштите навӑрташ и да сӑ л'у жалиш, чи ни ма си слушала!"* [V,PM,292]; **2.** 'овозможува некому да оди некаде' ~ *ама тинака как ми велиши на меника: "немам вакӑт, немам вредност за да праштам дете на даскал"* [V,PM,38].

**пра́ште*** impf 'удира, фраска' ~ *кӑкви́ шӑма́ре ќи-пра́штӑт ка́-ќ с-до́јш до́ма, ќи-ви́јш а́рӑнто* [ПК,2(88)].

**пре** praep 'кај, при' ~ *малој моме дост јубава,[ пре ког легниш, пре ког станиш?[ "Пре мама легнем, пре тате станем"... малој моме, дост јубава,[ кој ти јубујве кундур папуци? – "Мама ми јубујве, тате субујве"* [ТГ,370].

**преапне*** pf **1.** **'касне нешто на брзина'**; **2.** изр.: **си прихапна јазикот** (= почувствува голема непријатност) ~ *детето од три дана като беши хванал да мо дава каршилак на крал'а, да му отговарја преслатки зборгі, да мо вели на кралу, зашто не излези да го сретне, да го брани от псетите. Кога чул крал'у таквиви думи о таков дете, си прихапнал јазикот* [V,PM,244] – во текстот повторно се среќаваме со проширена употреба на множинската наставка **-и** и кај едносложни зборови: **збори** м. 'зборови' (**преслатки збори**); односно кај именки од среден род: **псети** м. 'псета' – **да го брани от псетите;** за ова в. поопширно во граматичкиот дел.

**Превала** top. 'ниско место, погодно за поминување' (Серско–Зилјаховско) [ЈИ,Ми..., 178].

**прегазе** pf 'помине преку река (со газење)' ~ *боса мома река прегазила,[ шо и зела ду два златни српа,[ да нажније росна дити- лина,[ да наране јунакова кој- на,[ ем гу ране, ем му порачуве* [ТГ,164].

**прега́т** adj 'коњ, вол, што се впрегнува и со него се ора'; со исто значење и: **ура́тин** [ПК,2(88)].

**пре́ги** adv 'пред извесно време' ~ *јургано ка́ гу-уткрија́л: чӑко́р* (= пенушка), *дӑ́рво, не́ же́на-му. "Ах, вика́л, ма́мӑ-му, вика́л, гле́ј шонӑпрӑви́л, вика́л, же́нта-ј та: уфкӑза́но шо́-ј, же́нта-ј". Е, утта́мка, то́а па́ тӑ́рче, се́га пу-не́го зӑ-дӑ-гу-фа́те, па́ куту пре́ги. Густигна́л...* [ПД,159].

**прегне** pf **1.** 'кога добитокот се стави во положба да влече (пр. кога воловите се ставаат во јарем за да орат)' ~ *прӑ̀внут му риче́ на не́гу: А купи́х ни́ва, и и́мам сӑкле́т, са́кам да си о́дам да гу ви́дам; ти сӑ мо́л'ам, ни-ми-чика́јти. И дру́ѓут риче́: А купи́х две́ во́ла, и ки си о́дам да и пре́гнам да а ви́дам, ти сӑ мо́л'ам ни-ми чика́јте* [MV(K),278]; постапката **прегнува** има и пошироко значење, освен на добитокот се однесува и на самата кола: ~ *а́с би́х нӑ-гуве́та, гуве́та па́сӑх, дујде́ чи́к-ми, нӑ-та́тку по́-мӑле́чук бра́т и кӑжа́: "Ајде бе́гат си́те, ќи-бе́гме га́ре". И удде́ се́лто, пригна́ ади́н ѕигва́р, а́дна ко́ла прӑгна́а. И ни́ӑ пу-чи́ко, и́мӑхме пе́че́с гла́ви гуве́да и две́-три́ ко́зи, и зӑбра́ме и ка́рӑме* [ПК,2(218)]; ~ *му-ве́ле нӑ-кра́лут: "А бе та́тко, му-ве́ле, ај д-о́јме, му ве́ле, та́м де́к о́ӑт гуле́мите дӑ-сӑ-рӑше́тӑме". Има́ло идну-кучиа́ч ста́р нӑ-че́за. А -пригна́ле кучи́ата – ќ-о́дӑт* [ДК,-132]; ~ *сӑ́бута нӑве́чир це́ла но́ќ сва́дба. Утриде́н, ниде́л'та, ќи-*

*тӑргниа дӑ-ӑ-зе́вӑт ниве́стӑта. Ќи-сӑ-субе́риа ко́јна, ко́ли. Ирге́јнту ќи-вја́ниа ко́јна, дру́зи ќи-пре́гниа ко́ли. Зӑ-ниве́стӑта ќи-спре́меа дру́га ко́ла. Бри́шка му-ви́кӑме ни́е* [ВЕв(Ил),307]; **2.** fig. 'кога младоженците со симболика се ставаат во јарем, т.е. во брачни обврски' ~ *и ќа· но́сӑт* (невестата) *прӑт ку́мут, ќи-м сӑ-зӑкла́јне три́ пӑ́та (Бо́же, шо́ ба́а будạле́сти). На́пкум ќа· зи́мӑт, ќа· кла́ат на стре́ди, ќи гу зи́мӑт и мо́мчто – и двӯјцта ду едно́ дру́го. Ќи зи́мӑт една́ бе́ла риза, то́ѓи ќи-і̣ пре́гнӑт, ху́мут* [ИГ,117].

**прего́р** m 'суво место на кое културите не успеваат, т.е. *прегоруват*' ~ *то́-ј ме́сто шо́ не́ ро́жде ни́што: шо́ ќи да́а то́о прего́р* [ПК,2(88)].

**пре́д** (и: **прад**) praep 1.'упатува на предната страна – од каде што е лицето' ~ *сега́ ми е стра́м ка́к да излё́зам пре́т господа́ро ми и прет чове́ците* [V,PM,21]; ~ *кату чу така цар'ут, пусна човек и гу викна авиолиата прет негу* [V,PM,42]; ~ *дојдо́ха си́чки прет не́гу; тога́с то́ј му ве́ли на си́чки ...* [V,PM,22]; ~ *едната и́маши прет не́ја јариби́ца сос де́вет јариби́чки, на́ тапсја́ игра́иха, и т'а́нака на́ гирге́ф ве́зиши и сии́р чи́ниши* [V,PM,135]; ~ *и кога́ си собра́ мезли́чут, тога́с гу изваді́а и сирома́хот от зӑнда́н'ут, гу закара́а пре́т паша́та* [V,PM,27]; **2.** 'укажува на непосредна временска блискост' ~ *прет дӑ-до́јдиш ти, о́н си-удде́; ... нӑ-два́ дни́ прӑт Бужи́к сӑ-рӑзбуле́х;* ~ *станах уф зори (прад зори), питлијнта кога прапијаја* [ТГ,-11]; – петлите пеат *уку вичери, уку сред ноќ, пред зори и уф зори* [ТГ,403]; ~ *имáл ạднạ-ца́р три́ сино́ви. Има́л и а́днạ ạбо́лку. Ка́тạ-гуди́нạ пре́т дạ-зре́е то́ ӑбо́лкуту му-гу-иде́ле. Ко·-уде́ле дạ-гу-бе́рӑт, гу-нӑјдува́ле изде́ну* [ВВ(Кр),311] – категоријата род во Воденско скоро да не функционира, сп.: **ạднạ-ца́р...** **а́днạ ạбо́лку** (формата за ж. род од бројот 'еден': **а́днạ** во првиот случај оди со именка од м. род, а во вториот со именка од ср. род), таквите примери не се инцидентни, туку ги среќаваме многу често; **3.** 'упатува на нечие присуство' ~ *му ве́ли: "а́х мӑ́жу, не ти вел'а́х ја́зе по-напре́т, ча ки ти остра́мјат пре́д чове́кот?" ... гу бе́ши стра́м да излё́ва пре́д чове́ците* [V,PM,26]; ~ *немаши веки сос каква хвалба да гу хвали авиолиата прет лалата му* [V,PM,42]; ~ *ка фтасаха таму, он пред неја кажа, оти Ѓурга зе главата на Илија* [МС(В),97]; ~ *пусе́стримте пе́ạт: во́ди бра́че, во́ди,[ прет ку́м да а но́сиш –[ кум ќа а дạру́ве ду́јна ем нạра́нѕа* [ИГ,117]; **4.** изр.: **прад сла́нце заоѓајне спијајне – азӑр бол'ка** (изрека: најкорисно е спиењето преку ноќ) [ТГ,249].

**преде́л'а** (и: **пӑрде́ла**) f 'големо стадо овци, над илјада, не мора да се на еден сточар' [ПК,2(88)].

**преди** praep 'порано од некој (одреден) настан, пред' ~ *преди четири години имах перде, сӑ чудих, сӑ чудих; немаше никој кулај, то пусто е око* [МС(В),76]; и: **преде** ~ *сproти мајчини ми повеленија – мајка ми е дип харна – преде петнајси или осумнајси години да и дошел у д'адова кӑшта един гост, га ареса на мајка ми, за един вечир са винча сос неа* [V,PM,56]; и: **пред**.

**предложи** pf 'даде предлог нешто да се стори' ~ *змéо се-зачуди́л и си-помисли́л о́ти Ѓу́птино е-ства́-рно но́го си́лӑн. Ама па́к не́-сạка́л дạ-му-се-преда́де, нạ-то́лкạф чуве́к дạ-му-призна́е о́ти е по́си́лạн. Зато́а*

*му-предложил да-се-бόрат и тόј кόј ќа-победе, стварно е-најсилан* [ВГ-(Мир),272].

**Предлозан** м. л. име запишано во југоисточните (македонски) говори ~ *имало трујца братја: Предлозан, Димитре и Ристо, са главиле на един човек: Алате. Утишле на нивата да жниат* (пишува 'да жинат'?). *Алате гу пуштил Предлозан да носе една книга на жента мо* [V,PM,272] – како што веќе истакнавме заменската форма **мо** (добиена со асимилација и контракција од *му + го*) се наложила и многу често се јавува во улога на дативната форма **'му'**.

**пре́дник** m 'дел од женската облека, се носи напред, од половината надолу, за да не се валка фустанот, скутник' ~ *áко-ј ут плáтно, памýчно* **пре́дник** *сă вúке,* а ако е волнен – **прăгáч** (Ник) [ПД(118)]; ~ *уддéла та: жéна, дéка ѝ вăрве лáфо, ут-тéбе едúн кумáт, уд-нéкуј сúрне, уд-нéкуј ýрда, шо-вúкăт, збрáла едúн пре́дник, пре́дник вúкăме ти: пăргáчуто* [ПД(144)].

**преднин*** adj, в. **предăн** ~ *двете предни-ни плешти от овенот не ги варјат, туку така сорево месо, едната ја заневат на попот у дома и едната на кумот* [V,PM,252].

**пре́дништа** pl 'преѓа во различни бои' ~ *ќи-ј-збéрум тúа пре́дништа, ќи-зăткáм áјн ирáм* (= ткае-на, шарена постилка) [ПК,2(88)].

**пре́дно** n 'конци добиени од испредена волна или памук'; има и *пичено предно* (= специјално приготвена преѓа од памук) – на *Бужиќ* попладне кај *армасницта* ќе дојдат роднини од страната на момчето и ќе ѝ донесат ока или две *пичено предно*, а за возврат *армасницта* на жените ќе ги дарува со *шамиа*, а девојките со *кавраци* (тенка шамија) [ТГ,154]; и: **придéно** ~ *ину-дéн му-вéле: "Ајде дă-зéвăш дă-пре́диш придéно, вăлна!" Му-дáшла и вăлна дă-пре́де, а тá мăлéчка нé знáе, áма дă-пре́де. А-зéла тá вăлнăта и утúшла да-пáсе крáвата* [ДК,120]; ~ *и сă-стимнúло. Ќýпата си-гу-зéва придéнто, му-гу-дáва бáбăта, си-óде дóма. Вá мăшчéăта ă-вúдва вăлнăта, лéпо придéно* [ДК,120] – во последниот контекст има уште еден пример за присуството на лексичкиот архаизам **леп** (= убав) **во егејските говори**.

**пре́днос** f 'кога нешто се става во прв план, кога му се дава предимство' ~ *дéка ќе-óди чов'áко, отúшал уф-бунúшти... и тогá минáва ѓáволо, сáтаната сас-тóрба и-му-бáра да-му-дáј н'áшто. Изв'áдал цăрви му-дáл... И тогá цăркнал сáтанáта. Пýкнал óти не-можéл да-го-наклóни, пá си-верýвал и-пá Гóспо, пá му-дáл пре́днос* [ЛС(К),118].

**пре́дăн** adj 'тој што стои напред, односно што е прв' ~ *нúм дă-бúјш пре́дăн, áма нúм ни зăдăн...*

**прежáли*** pf 'кога нешто ќе се жртвува' ~ *написýва едну-пúсму ду-тáтку-му... гу пýшта гăлăпчту и му-вúка: "Ајде, гăлăпче мúлу, лéтај кóлку си-кадăр за-да-мóјш да-фтáсăш мéн да-ма-уткúниш"... На трéтиут дéн гу-пýшта трéтту гăлăпче су-пúсмуту и му-вéле: "Твóја дýша ќи-прежáлиш мóја да спáсиш"* [БМ(В),195].

**през** praep 1.'низ' (в. **прис**) ~ *там дојде аскерут и са били една ношт; сабалината Шабан-Гега из-бегал през аскера* [MC(B),72]; ~ *боса мома река прегазила,[ да наране јунакова којна,[ ем гу ране,*

*ем му порачуве:[ "Јади, јади јунакова којна,[ ду нидел'а пăт ки да пăтуваш,[ пăт ки пăтиш за млада нивеста,[ за нивеста мошне уд дилеко,[ прес три гори и прек три планини"* [ТГ,164]; и: **прăз** ~ *тој тога ги ударил по главăт'а с то-ăгăтă, и завчас сă фăрлили в ăзă-рото, та, от много боликă как хрипкали по ăзăрото, провалили го, и тий услăкнали, пак ăзăрото истăкло прăз дупкăтă и прăз срăд градо* [V,PM,291]; **2**. 'кај' ~ *овчаро зел гердано и си пошел при овците. Тăрговецо от три месеци сетне сă вăрнал през овчаро и го питал, излăгал ли је женăтă му, ил ни је јă* [V,PM,280]; **3**. 'преку, од другата страна' ~ ***нóвина*** (нова нива што се отвора на некое необработено место) – *дéк úма прáзно мéсто пă-нóвина утвóруваа, пó дă-сă-рáнат, сјурмáси дé. Си-рăбóтаа тáм, кáмине трé-баа, с-искáрваа. Нóвина утвóруваа. И тáм úмише мистúна, áма мáјка нé знáа, сúно* (се обраќа кон истражувачот). *Нă ткá бúше* ***Прăз–Рéка*** (top.), *нă-кăде* ***Миждирéчка Стрáна*** (top.) [ПК,2-(250)]; **4**. 'одозгора' – породилката што ја *гази сенка*, вака ја објаснува својата болест: навечер ѝ се чини дека се *пујавуве сенка* и таа од страв се покрива *през глава* (се вовлекува во постилката преку глава) и потоа "сеќава" како ја притиска некој терет, како да сака да ја задави. Таквото неугодно чувство може да потрае и по цел час, а кога ќе се освести целата е во пот и крајно исцрпена [ТГ,111]; **4**. **'пред'** ~ *и змијýвéте, катó едјáха месóто и кокалúте, клавахá си от прес тјах. И новá човекéк, катó едéшја и тој мéсу сас тјах и приз рамотó си фăрлешја кокáлúте и ни остáвешја кóкал от прес нéк* [V,PM,262]; **5**. изр. **през сабја ке промини** (= ќе биде заклан со сабја) ~ *царјут рекла: "дурде си не најди ланцицата, нема кабил да стана јаз. Ниа дојдохми на госте. Таја работа не бива! На кого ки си најди ланцицата, он през сабја ке промини"* [V,PM,176] – специфичност во врска со редоследот: глаголот и заменската форма се одделени со негацијата: **дурде си не најди**.

**прек** praep 'низ' ~ *ем гу ране, ем му порачуве:[ "Јади, јади јунакова којна,[ ду нидел'а пăт ки да патуваш,[ пăт ки пăтиш за млада нивеста,[ за нивеста мошне уд дилеко,[ прес три гори и прек три планини"* (од Енице-Вардар) [ТГ,164].

**прекаде** (и: **прикади**) pf 'кога свештеникот, на верски обред, со запален темјан, што испушта мирис, ќе помине околу нешто (пр. околу мртовец)' ~ *увенот за го дражи един на ранката, за езми домакинот на една кадешница за кладе вогин и тимјан, за го прикади около три пăнтја* [V,P-M,251]; ~ *тогај за викнат и попот, за донесат отпрет тапсјата сос л'апот и едно бл'удо пшеница варена и една литургиа, за благослови попот, ки прекади на сичките тамо, вел'ајке: "Свјатиј Боже"* [V,PM,251]; ~ *га го виде от далеко ошти Зарзавил, ч'а иди с невестата, много си нал'ути. Зере, кату идиши детенто с невестата, ѝ каза сичко: веке хем от ламјата трите златни косми му ха и дал на неа, хем каза на неа, ки –"аку умра, да ми прикадиш, пак ки станам!"* [V,PM,158].

**прекада** f 'чинот кога свештеникот со кадилница во која има запален темјан ќе помине и ќе прекади' ~ *мăжăхи рекăл: "ăку-ти-кáжą штą-ýмр'а". Тá билá лóша жéна и му-реклá: "Нéка*

*дạ-умре́ш, ămạ-и́скạм дạ-ми-ка́жеш". И чул'а́кạ са-пригóтвил зạ-умира́чкạ. Ка́зăл-хи дạ-утре́би жи́ту дạ-уме́си хл'а́п и дạ-сва́ри фăсу́л зă-пре́кạдạ* [ВД(ГБ),331].

**пре́кар** m 'именување на родот' ~ *нă-на́ска пре́каро не́-ј Мија́л'ци. Тăка́ нă-прăка́рувăт* [ПК,2(88)].

**преки́пе*** pf 'состојба на експлозивна нетрпеливост' ~ *ми-прăкипе́, не́ сă-издắржуве ви́ќе ус н'ó·* (= не можам повеќе да го трпам) [ПК(Грам)].

**пре́кна** f в. **прекнувица** [ПК,2(88)] и: **прехна**.

**прекнича́ф** (и: **прехнăл'а́ф**) adj 'човек што на лицето има **пре́кни** (= жолти точки, дамки)', ~ *ти́а це́л думазлắк сă-прекнича́ви* [ПК,2(88)].

**прекнувица** f – обично во множина: **прекнувици, прекни** = жолти дамки на лицето, повеќе (и поголеми) се јавуваат на трудни жени; сп. верување: – за да исчезнат жената треба да се измие со вода во која има ставено една *стиска прс уд незнајин гроб* и кога се мие треба да изговори: *неканени да дујдете – невидени да-с јодите!* **[ТГ,104]**.

**прекус** m 'сено од второто (есенско) косење' [ДК,104].

**прекăлнан** adj 'проколнат' ~ *чул А лате, са пуштил по него. Ка префарлил ваѓата, фатил да вике: "Е! Алате, жал, жал! Не ти давум паунут". Па Алате бил прекăлнан от Бога да на може да помине вагичката"* [V,PM,272]; и: **прикăлна́т**.

**пре́кăр** m 'место погодно за поминување' ~ *тó-ј те́сно ме́сто* (пр. покрај некој дол), *кăт прăка́рăвăт стóкта* [ПК,2(88)].

**прелие** pf 'истури течност врз нешто'; пр.: доколку умрениот ќе се стави во стар гроб, коските на оној умрениот поодамна, ќе ги измијат и *прелијат* со вино [ТГ,254].

**пре́лиф** m 'место годно за премин преку река, плитко' [ПК,2(88)].

**пр'е́лу** n 'квалитетна преѓа, пасмо конци, волнени' [MS,s,88];~ *пр'е́лу дука́рuват ут фа́брика́та, гу купóвами ни́* [MS,t,6]; ~ *така за везмат един крондир, за кладат един колак на крондирјут, и онаја прăмната везената чеврја, или една ширвета алова, и сос алово прело* [V,PM,264]; ~ *дај ми нắкулку клắмбạ пре́лу* [ПсС(З),64].

**пре́лук** m **1.** 'нива оставена неколку години да прележи необработена, да се засили почвата' [ПД(121)]; **2.** 'дел од нива што не се ора поради непогодност' [ПК,2(88)[.

**пре́ма** praep 'кон' ~ *едно вре́ме спи́ја· уф лuви́шча́та, óти кo· стуја́л Ста́р Дóјран ма́ндрите би́ле нă гóре, пре́ма Николич* [ПД(128].

**преме́жда** f 'несреќа, тешкотија, премрежје' ~ *и та́а преме́жда пумина́* [ПК,2(88)]; в. **пре́мриш**.

**премена** f 'она со што човек се облекува' ~ *и го прине́ло, та отише́л при мóмите на сара́е, похлóпал, та изл'а́ли и три́те при не́к сас еднаквá преме́на, еднакắф возра́с, еднаквó ли́це. Попита́ли го: "Е, што и́ма?"* [V,PM,258].

**премине*** pf 'помине од една на друга страна' ~ *нија бехме на срешту; дојде и ни се моли да му удрим козите да преминат Вардар* [МС(В),73].

**пре́мре** pf **1.** 'кога ги поминува задните часови од животот, пред смртна состојба'; **2.** изр.: **прắмре́х, тă па́ уживе́х** (= многу се преплашив) [ПК,2(189)]; в. **прамира**.

**пре́мриш** m 'несреќа', в. **преме́жда** ~ *пумина́ме ош-ади́н пре́мриш* [ПК,-2(88)].

**пре́мул'** adj 'јадење што е многу солено' ~ *то́о ја́дне ва́адӑн пре́мул', нӑ-мо́ш сӑ-ја́де* [ПК,2(88)].

**пре́ндину** n 'преѓа' ~ *пре́ндинуту и ту́к; испре́ндух пре́уту* [ПсС(З),-69] – во примерот имаме зачувани траги од назализам, сп. стсл.: прѧ́ⷣа; в. **предно.**

**прене́се*** pf 1.'однесе нешто од едно на друго место' ~ *та му да́л ќосе́то пет ко́н'а на́това́рени сас што поискал, и, нату́рил по су́хо пченицата, меда́, просо́то, ... та са собра́ли пиле́тата, пче́лите, мра́фките... му рекло́ едно́ пи́ле: "Ела да та пре́неса прис море́то!"* [V,PM,258]; ~ *и го прине́ло, та отишел при мо́мите на сара́е, похло́пал, та изл'а́ли и три́те при не́к сас еднаква́ преме́на, еднакӑ́ф возра́с, еднакво́ ли́це. Попита́ли́ го: "Е, што и́ма?"* [V,PM,258]; ~ *и отишел на кра́ј море́то. Дошли две́ пи́лета, прине́ли ги прис море́то и стигнали при визи́рја* [V,PM,258]; **2.** – (са) 'се префрли од едно на друго место, се пресели (пр. во друг град)' ~ *Е, има́л Го́спут за-ме́н. Па́ сą-пуврӑти́к ду-до́ма, па́ си-прибра́к де́ца, па́ си субра́к сту-па́н, си-прибра́к ку́јка. Ама дујде́ вре́ме дą-са-ту́ри та́ ку́јка, да-са-прине́смӑ у-Македо́нја* [БМ(Сар)-204]; и: **прӑне́се (сӑ)*** ~ *и фӑти́ли ус-ти́ą о́ра (ру́сӑлицки) да-збӣрӑт па́ри, дӑ-гра́ат цӑ́ркви, учи́лишта. На́ште коо сӑ-прӑсили́ли трина́јста гуди́на, ка́ избига́ли ту́ка, то́о о́ро сӑ-рӑшири́ло и ту́ка. Гу-има́ло уф-ти́а кра́ишта и ту́ка, а́ма ги-вика́ли* **цӑмӑла́ре,** *не́-ј вика́ли* **ру́сӑлиј.** *Ут-куку́шќут кра́ј сӑ-прӑне́сuват трина́јста гуди́на, ру́сӑлијте и́ąт ту́ка* [ПК,2(Крец–305)].

**пре́несу́вą** impf 'носи работи од едно на друго место', в. **прене́се 1.**~ *дете́тą ви́кą "Слу́шąјти, то́ј шą-ќи-ми прąда́де, шą-ме-прąда́вą, ќи-би́ди пишма́н, и-то́ј шą-ќи-ми-ку́пи и-то́ј ќи-би́ди пишма́н". То́ј-пą, тąрго́вецą ви́кą: "Шо́, ќи-го́-пу́штąм та́му слу́гą, дą-ди́га, дą-пре́несу́вą н'а́штą, го́тąвą"* [ЛС-(К),124]; ~ *кąпри́нąтą е-ąт-Ки́нą. Би́лą зąбра́нетą уф-Ки́нą, зą-дą-не́ искочи сви́лąтą ąт-та́м. Кąлу́ѓер о́н би́л, ąт-Гӑ́рцијą. Кąлу́ѓерą оти́-шąл сąс-басту́н, прąбу́шąл-гą бą-сту́нą, пра́зąн, и-гą-нąпӑ́лн'ąл ја́јцą ąт-сви́лą и-тąка́ гą-пре́несу́вą пре́ку гра́ницą* [ЛС(К),137].

**пре́но́го** adv 'нешто изразено во голема мерка' ~ *И ја́ј-го, шо́ ви́кат ут-трина́јста, еме́н, бли́зу, нӑ-кӑ́де си-думдисе́ гуди́ни ка́ сме ту́ка. Ше́јс де́вит гуди́ни ка́ сме ту́к, че́до. Ми, но́го мӑ́ка истигл'а́ме, но́го. Пре́но́го* [ПК,2(Крец–296)].

**пренус** m 'дел од црквениот церемонијал, кога попот им дава причесна на верниците'; сп. верување: – детето што често боледува, што *не виреје* се лекува со баење, или пак *гу фрл'уват на зора.* В сабота рано болното дете ќе го извади надвор *прајасина жена* (таа што престанала да раѓа) и кога "ќе удри зора" ќе го крене три пати угоре, свртена кон исток и ќе изговори: *На ти, зоро, болно шилеже – дај ми здраво.* Утредента, в недела, кога се дава причесна, и кога свештеникот врши *пренос* треба детето да се остави на земја и свештеникот со причесната треба да помине преку детето [ТГ,123].

**преобрази (са)** pf 'се измени' ~ *пехера му си зарадувала за керка и́ и за мнучито и́, ча и дал изӑн за них, да идат на сфадбата. Така кинисаха*

*да идат на пăтју. И тојнака тебдил са чини, са преобрази со са други дрехи, вјахна на харин кон та от друг пăт отиде та ги срјати на един орман нетри* [V,PM,93]; ~ *дервишино пак си преобрази, са чини пак царјувạ керка, и стапот веки беши останало като иглин вăрх* [V,PM,92].

**Преодо** top. 'ниско место, погодно за поминување', *Сенгел'ово* (Валовишко)' [ЈИ,Ми..., 178].

**препала*** pf 'побара детално' ~ *заспал и на сонут му дошло: мутлак да оде на селто, да а најде црната кукошка. Станал, кинисал, одеки, одеки, го нашал селто, препалал и нашал, а фатил цăрната кукошка, си а носил дома* [V,PM,273]; и: **прапала** ~ *си ја фати, леле џанум, црна Арапина,[ си ја фати, си ја удри јуд бела ми стена,[ си ја прави, леле, џанум, јуд двеста парчијна,[ тоги, лелем, та прапала тенка Ванѓелино,[ те прапала да те најде Попово Јуванче* [ТГ,41]; в. **попала.**

**пре́пин*** adj 'личен, убав' ~ *нив'ǎ́стата му б'ǎ́ш'и млóгу пре́пна; у нид'ǎ́л'а утúди на ч'éркфата* [M-S,t,67]; ~ *афý ... сă прúм'ạни сăс нóват'ạ рýба, д'ǎ́т'ạнту стáна млóгу пре́пну* [MS,t,81].

**пре́пишти** pf 'силно извика' ~ *е, виде́л не-виде́л, пá-а-качúл кýма Лúја нạ-гăрбут, пá-а-нóсе, а-нóсе ду-дýнката. Рипнáла – му-са-скрúлă. Пучнáл дạ-тéгне да-а-пýште уд-нúкуј-стáп у-дýнкта. Фáти-а нóгта – пре́пишти зạ-да-а-утпýште* [БМ(Стр),204].

**пре́плет** m 'дел од пасмо, конци преѓа, поврзани' ~ *ут пре́днуто пáсмуто шо-ј, нéли ти тáм сă рăздéл'ăни нă пре́плете. Пáсмо-ј цéло, а пă пре́плете úма уф нăтре* [ПД(118)]; ~ *стó и двáјсе нúшки прáвăт адúн пре́плет* [ПК,2(88)].

**препослан*** adj 'препокриен' ~ *едноч са причу на неговата земја авциолиа јунак, и дваш са причу неговата удаја от филдиш кокалиту, и препослана сос фил'у кожа* [V,PM,43]. Употреба на именка во служба на атрибут (препослана **сос фил'у кожа** = со слон кожа, м. 'слонска кожа' – образец позјамен од турскиот јазик).

**прери́пне*** pf 'скокне, замине преку некоја препрека' ~ *сúте пóрти зăтворéни,[ сúте гóсте лéле јá-дат, пúјат,[ Турунџúла гúди нúкуј нé го-кáни,[ Турунџúла на-кóјна мувéли,[ вéли ем говóри: рúпај, рúпај кóнче,[ да прерúп- ниш тúја тéшки пóрти* [ПК,2(Ним–273)].

**пресве́таја** adj, f 'од религиозната христијанска терминологија – определба на света Богородица' ~ *Пресфéтаја Богорóдица. Чúстаја Дјéву* [MV(K),306].

**пре́сев** m ~ *прéсево сă-прáве ус учмéн, сéмки уд-бубáјќ, бăмбóни, нăýт и пáри, сúтни динáрчта. Ус-тóо сă-прăсéве нивéстта кá а зúме мóмчто уд дóма* [ПК,2(88)] – присуство на архаичната наставка на ср. род **-ета: динáрчта.**

**пре́син** adj 1.'наскоро настанат, свеж' ~ *дéчкăта, кá-ќ сă-ýдрạт, кá-ќ фáтат дạ плáчат, дạ-ј замóлчиме ќи-м кáжме: лýда кóза, прéсна рáна* [ПК,2(174)]– иако основен рефлекс за вокалното **ḷ во овие говори** се јавува двофонемната вредност **ăл (кăлне),** сепак при истражувањата во повеќе пунктови сретнавме **молче** (и **молзе**); ~ *и сам сегá отслáбнал та не мóга за да хóдем, и ти са мóлем да ми донéваш катá ýтрина мл'áкуту от охцéте прјáсно... и кóлку шта ти úзем,*

*шта ти пла́тем и на́тпла́тем* [V,P-M,261] – во врска со линеаризацијата, во контекстот имаме пример кога придавката е во постпозиција во однос на именката, па дури и се разделени со други зборoформи: **мл'а́куту от охце́те прја́сно;** ~ *да исплетат тенка мрежа,[ да ки дојме, мрена рибо,[ да ки дојме – да те фатме,[ да те правме, мрена рибо,[ да те правме пресна чорба,[ пресна чорба, мрена рибо,[ пресна чорба – пулининска* [ТГ,49]; – водата исто така може да биде *пресна* ако е скоро донесена од чешма, пр. наутро кога се мијат луѓето сакаат водата да биде *пресна* [ТГ,18]; – жената, домаќинка, од нивата брза да се врати дома за да *готви вичера*, така што *аргатите* кога невечер ќе се вратат дома да најдат *пресна* (свежа) *вода, зготвина вичера и исчистина куќа* [ТГ,287]; **2.** 'нов' ~ *де един ден и трите самовили ја беха оставили момата сама тамо в дупките, пак те отидоха да уловјат друго некој по пресно лов. Тогас момата најдела време та побегна оттамо* [V,PM,195].

**пре́сно мле́ко** n 'млеко што не е поткиселено, што е свежо' ~ *нӑ пре́снуто мле́ко ка́ ки-гу-зӑто́плиш ко́ра фа́ке. Та· ин-ви́кӑме ко́ра. Ни́ӑ муви́кӑме кӑјма́к нӑ-ки́слуто мле́ко, го́рниo де́л* [ПД,156]; ~ *пурӑсна́ло то́о де́тто, нӑ-при́кӑска но́го скóро ра́стӑт де́ца. И адно́то де́те вил'а́ло: "Е ту́к шо́-ј у́буво дӑ-нӑпра́ве чуве́к нӑ-вӑздух ца́рску́т пӑла́т". И и́дат до́ма. Кӑжу́ве нӑ-та́тку-му: шо́ у́буво ту́к ја́дме си́рне, ки́сло, пре́сно мле́ко, кӑжува́л дру́ѓут си́н* [ПК,2(Крец– 301)].

**пре́скӑпо** adv 'кога за нешто се бара многу пари' ~ *дӑ-ка́жиме така́ дӑ-о́де нӑ-кӑд-Со́лун пӑт... и викна́ тил'а́л ф-та́а укóлнус: – Ко́ј и́ма ко́ли, ко́ј и́ма ко́јне дӑ-но́сӑт ка́мине, ва́р, пе́сук, ки-се-пла́ште скӑ́по, пре́скӑпо* [ВК,283] – употреба на именка во служба на атрибут: нӑ-кӑд-Со́лун пӑт; ваквите конструкции позајмени од турскиот јазик се среќаваат и во други говори, но во Долновардарско ги забележуваме многу почесто.

**пресладок*** adj 'премудар' ~ *като си качиши на скалата, дур да влезе на крал'увата одаја, детето од три дана като беши хванал да мо дава каршилак на крал'а, да му отговарја преслатки збори, да мо вели на кралу, зашто не излези да го сретне, да го брани от псетите* [V, M,244].

**пре́слап*** m 'ниско место в планина, меѓу ридови, погодно за поминување' ~ *нӑ-пре́слапо че́кат лувџи́ј-те ди́вич* [ПК,2(88)].

**пре́сноо́рка** f 'нива наскоро орана' ~ *ни́м га-се́ј, пре́сноо́рка-ј о́ште, не́к пусто́о, цӑрвик ќи-изе́де сѐ* [ПК,-2(88)].

**пресре́тне** pf 'се најде со некого на пат' ~ *черва́та и́-ги-зака́чиха надире́ка. Че́ка ма́јка да-си-до́јде ќе́рка-и́ и ка́к не-дохо́ди тӑргна́ла да-ја-пресре́тне. Ути́шла в-гура́та и вл'а́гла в-кӑ́штата. Ка́к ги вид'а́ла черва́та по-дире́ците, падна́ла и умр'а́ла. Момичето остана́ло сос-ма́чето, ку́чето и пе́тлето* [ВС(Кал),336]; ~ *"Ка́ ки-па́днш, рӑче́, нӑ-до́лу уф-лива́јте, та́м и́ма, рӑче́, ки-тӑ-прӑсре́тнӑт две́ кучи́јна, едно́то, рӑче́, бе́ло, едно́то, рӑче́, цӑ́рно... Ку́чишчӑта ка́ ки-сӑ-пу́шчӑт уф-те́бе, пу́шкӑта о́ш ка́ ќа-зи́миш да-нӑпӑ́лниш. Ки-м-кле́книш нӑ-куле́на и двӑта́ дӑ-ги уте́пиш* [ПД,147].

**престоі̯*** pf 1. 'застане' ~ *тамо видех да излези едно пиле, от пиле са чини човек, седна, и трапеза*

*невидена са положи пред него, и две ангели му прјастојаха: единоју от десната му страна, другио от левата* [V,PM,92]; **2.** изр. престои **диван** (= стои мирно, понизно) ~ *после пуштил крапачино малкото дете от три дана, да земи жената му, да ја донесе на конакот да ја види и крал'ут, да не му остани севда за неа. И ја донела малкото дете отпрет карпачин, диван престоі̣ и мо вели:...* [V,P-M,244].

**пре́стрӑма** f 'првото одење на зетот во семејството на невестата, по свадбата' [ПК,2(88)].

**престраме (се)** pf 'престане да се срами' – откако ќе ги прими даровите од деверот, младата невеста ќе му бакне рака на деверот и ќе го дарува *сус пачета*, а *пусестримте* ќе пеат: "*Престрами се, моме,[ пред мајка, пред татко,[ пред рода, руднини*" [ТГ,180].

**пресул** m 'солена **сурутватка** (според Ст. Тановиќ), односно вода во која има растворено многу сол, пр. кога во неа се чува сирење'; сп. обичај: – кога човек ќе се изгори веднаш на местото се става крпа натопена ... во *пресул*, (други) на изгореното место ќе стават кора фатена врз киселото млеко [ТГ,238].

**претста́ве*** pf 'создаде претстава, замисли' ~ *ка́ сӑ-испӑ́лнуве вре́муто дуде́ка му-рӑчѐл де́уто, нӑ-та́ да́та дӑ-сӑ-на́јдӑт на́ та́м, о-зӑпи́ре пӑрӑхо́до та́м, нӑкӑде гра́ницӑта, дӑ-претста́вӑме. Изл'ӑзе́л тӑка́, рӑбутни́ците си и́мӑт ја́дне, пи́јне* [ПД,150].

**префӑ́ркне*** pf 'прелета' ~ *се́тне пак ни зна́е, на котра́ да даде прӑстен'а. Дошла́ пчела́та, ка́зала му: "Ту́а ка́к шта стојат и трите в едно́, јас шта пре́фӑркна на една́ прис глава́та. На на́зикана да го́ даде́ш!"* [V,PM,258].

**прехнӑ́л'аф** adj 'човек со дамки по лицето' (Доj), во Ник: **дамкӑ́л'аф** и **шӑ́рен** [ПД(115)]; в.: **прекнич'а́ф**.

**прехубав*** adj 'многу личен' ~ *тогас тој и клатнал хортомата, та гу пуснаха. Си завратја оттамо, отиде понанетре, најде четириjси удаја... тамо најде три моми прехубави, штото сос забите бесер точили* [V,PM,220].

**пре́чи*** impf 'прави тешкотија на некого' ~ *сӑ чину́вум, мукӑе́т иште. Ми ти де́к а кла̣де́! Ја́з дӑ-н ти пре́чум исе́* [ИГ,120]; ~ *ма́јка-му и та́тку-му Гӑ́рците ги-фӑти́ли и ги-зӑтвури́ли уф-куна́кут, а́ма се́каа ве́чӑр пу-двӑ-тру́јца манува́ли кој му-приче́ло. Зӑто́ и не́каа ми́сија – фрӑнцу́ска, пуди́гнина утка̣лу́гирките ут-Со́лун дује́ла уф-А мба́р-Ќо́ј, та́м уф се́лто и виде́ла де́ца зӑтво́рни и нӑро́т зӑтво́рно, та́м уф-куна́кут. Една́ мо́мичка испӑднӑ́ла, га пита́ли: "Де́ка-ј ма́јка-ти и та́тку-ти?" Мо́мичкӑта ре́кла: "Е, ма́јка и та́тко та́м-сӑ уф-ре́кта зӑко́л'ни"* [ПК,2(Крец–304)] – дел од тажните **бижански** приказни.

**пре́чка (сӑ)*** impf 'се расправа, се кара' ~ *ни́т и́мат зӑ-шо́, а́ма са́мо сӑ-пре́чкат* [ПК(Гӑр)]; ~ *и зе́ва̣ то́ ме́суту му-гу-да́вӑ, му-гу-зӑлипу́ва̣ та́му и сӑ-испрӑву́ва̣ то́ де́јтту, кинису́ва̣, си-о́де нӑ а́ка* (тaка?). *Ву́нтурут – е́т то́ пи́л'ту – си-ути́де до́лу. Јуна́кут и нӑо́јѓа бра́ткӑта̣ ка́к сӑ-пре́чкӑт та́му, ка́к сӑ-ка́рӑт зӑ-та́ не́јнта мо́ма шо̣-би́ла ли́чна кӑу сла́нце* [ВВ(Кр),312](**вунтур = вид орел**).

**пре́чка̣** f 'тоа што пречи при извршувањето на некоја работа' ~ *ај-на́ ќи-си-со̣бе́ра̣т. "По́не́, мо́л'а̣ти, а́с*

*фчéрą жнúјą и-нé-ми-си-сǫбрáни снóпито". Знáј пóпǫ óт не-се-слáгą сéлǫ, сè ќе-úмą н'áштǫ прéчкą н'áкǫј. И тąкá дăлго вр'áми пóпǫ си-кǫрúстел* [ЛС(К),120] – уште еден пример за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај едносложните зборови: **снопи**.

**пречници** pl 'дрвца што придржуваат', сп. обичај од дамнешни времиња: – во старо време мртовците не ги закопувале во сандаци, туку на страните на гробот (на околу 50 см.) ќе се ископаат дупки во кои се вметнувале дрва (тие дрва се викале **пречници**) а врз нив се Редене даски, така што мртовецот останувал во празниот простор под даските [ТГ,256].

**пречуди (се)** pf 'многу се изненади, се зачуди' ~ *излела девојката, да помети рамни двори еден ден. Проминали кралски сеизи приз рамно ú двори, и видела сеизиту на девојката. Шјаштисали, штото прогледот му си земá;... са учили на крал'а, да мо кажјат, та ем мо вел'ат и говорат: "море, крали, наш гос., ела да видиш крăпачината жена, да се пречудиш, като неа нема на дјун'ата"* [V,PM,243] – сп.: **двори** pl м. 'дворови' – проширена употреба на множинската наставка **-и** (извадокот е од прозен текст).

**пречу́ен*** adj 'познат по своите квалитети' (ако не е во иронија) ~ *какóв кăсмет си имáл да спиеш сос таквá жéна, којá е еднá на земјáта пречу́ена* [V,PM,11].

**прéшле*** n, в. **пр'éшнил** ~ *óна нúку врéме тáму сидúла. Му-тикнáло зă-дéдуто, дă-гу-вúде дéдуто. Зéла сирéнце и прéшлито шу-придéла и тúшла тáму гóре, у-сéлуто, дéуто дéка жúвăл. Сă-кăчúла нăбáџăта гóре и фăрл'а сирéјнито* [ДК,146].

**пр'éшнил**, и: **праслен**, односно **преслин** m **1.**'округло каменче, на средина има дупче во кое влегува долниот дел од вретеното и со тежината го оптегнува конецот кога се преде – прешлен' ~ *на врит'éнуту на фу́рката* [MS,s,88]; во Кукушко: **прéшлин** ~ *тó-ј тăркáлче уд-дăрво или ут-кирмúтка, сă-кláве нă-вăртéнто* [ПК,2(88)]; ~ *лудојут грендата на рамото, кату едно вратено гу носиши. Оттамо отидоха по-надол, најде един камин от воденица, му вели на умовитојут: "брате ја го и праcленот от вратеното", фати камино, го наврја на гриндата си, гу зема на гăрбот* [V,PM,229]; ~ *отúдоха мăра пăт и на пăтју нáјдóха едúн водинчáрска кáмини* (sic!). *Гу земá и гу обесú нá пóјасот. Отúдоха понатáтак, нáјдоха éдúн балабáн от тúа чáмовите дăрви* [V,PM,126] – пример за правење множина со наставката **-и** кај именките од с. род: **от тúа чáмовите дăрви** (наместо 'дрва' – за ова в. во граматичкиот дел); **2.** 'дел од направата за ткаење – од разбојот' [MS,s,18].

**при** praep **1.**'упатува на место во близина на нешто, односно на некого, со значење: **до, кај, покрај**' ~ *да идиш праве л'у пот гората има широки ливади, при ливадите има чешма... растовари ракиата, и балтаџиите седнаха при товарите* [V,PM,42]; ~ *риче Гóспот на Учени́цити нéгуви: Сéкој човéк тó шо ки ми сă кáжи на мéн насприту л'у́дито, и Човéшноу Сúн ки му сă кáжи на нéгу приту óчити на Господúнцки Ангели. Тóа пак шо ки ми арнúса на мéн при л'у́дити, и óн ки сă арнúса приту Господúнцки Ангели* [MV(K),299]; ~ *и тој седнá на едúн крај, ча мóмите при едúн хаву́з*

*едни пе́сни пе́иха, дру́ги сви́рка сви́рјаха* [V,PM,9]; ~ *тo̍јнака ка́ту останал та́му аф баи́ро при смо́квите, по́ на до́л ма́лку и́маши еди́н е́зер* [V,PM,28]; ~ *близу при сиромахувата кăшта имаши една кăшта, на која сед'аши един владика* [V,PM,37]; **2.** 'укажува на правец на движење, односно приближување; со значење: **докај**' ~ *вели на бабата: "дај, бабо, един бардак да пода, да нал'ам вода". – Бабата му вели: "сакин, синку, тебе цал за ти поглатни". –"Нека ме поглатни". Бабата му даде бардак, и тој отиде да нал'аи вода; и га отиде при ѓол'ут, га гленда, ету и една мома седи тамо и плачи* [V,PM,221]; ~ *им рече́: "о́дити, си́нку, и Бог да даде́ да доби́ите, како што са́кати, и така́ да до́јдити при ме́ни!"* [V,PM,19]; ~ *и сă разјắж'да та́тку-и: "ско́ру да по́ш' при н'е́гу, да ми сă ма́хниш' ут кắш'тата"* [MS,t,84]; ~ *и приближи́ при не́а, тури́ ухо́то му аф моми́н куре́м отго́ри и, кога́ чу́л ха́рно, не́три аф мо́мин куре́м жа́би удре́виха* [V,PM,29]; ~ *кату свăрши́ си́чкта му ра́бота, оти́де при море́ту да на́јди не́кој гимиџи́и за да излези пак на господа́ро му* [V,PM,24]; ~ *и кату излезоха вăнк при ливадите, там фăрли тојнака онова кепету и са чини един гол'ам чадăр* [V,PM,36]; ~ *си калн'аши ... касметјут, вел'ајке каде Бога: "ах, Боже, милички Боже! Не да ми раждаши мајка ми един камин, туку ме роди човек, ме порастна, да си горја на жив живот!" Един ден ја пуснаха, самас ... да собери зели, и л'у отиде при полету, беха излели три јуди самовили* [V,PM,195]; и: **прă** ~ *а́јде, рăче́л, са· нắсắд д-о́дắме, прă де́до* [ПД(152)]; ~ *ка́ излéгăл то́ чуве́к уд-буна́ро: "е́, шо́ ба́бо, зă-шо́ пи́тиш?" "Не́ бре́ си́но, с-умури́х, о́х риче́х" "А, не́, тук-еј о́х. Де́к ќо·-но́сиш си́н-ти?" "Е, прă ох ќо·-но́сум, нă-зăна́·т да-у́че"* [ПК,2(253)]; ~*А зиму́ве кушу́л'та и во́а му сă прăда́аве ро́п нă де́тто. Му а да́ве па́к кушу́л'та, са а убле́ч'ăве Кара́-Џинде́м, и гу зăво́дăве и гу но́се прă Ја̣рắм-Минаре́то и прă ко́јнут* [ИГ,114]; Тановиќ од гевгелискиот говор ја бележи формата: **пра** ~ *ох на мајка, оди пра мајка* [ТГ,130]; ~ *ја нусиле јуф кулиби,[ јуф кулиби пра трлото,[ малце време пустујало,[ малце време пред вичери,[ си пувиде млади Стујан,[ си пувиде дробно стадо* [ТГ,-103]; примери со **пăр:** ~ *ги-убиси́ла ри́бите нă-тăва́но, и па́ си-излизе́ла дă-бắрке не́куј дру́к килипу́р. Сă-шушка́ла ту́ка-та́м, и е́т-ти-о вắлко прăд-не́·. "Де́к си-киниса́ла, мури́ ку́мо ли́со, нă-ме́не пă-ми-пăдна́ нă-ăкắло дă-до́јдум пăр-те́бе, дă-т-ј-ă-ви́дум кắштта"* [ВК(Пат),286]; **3.** 'укажува на намена, цел, со значење **за**' ~ *па́лај на стре́дно по́ст при Вили́гден, на три́ти ниде́ли ут стре́дно по́ст* [MV(K),294].

**приател*** m 'близок познаник, кон кого имаме почит, доверба' ~ *кату свăрши татко му порăката, са прости сос сичките приатели и со́с домашните си, придаде́ си душата на Бога* [V,PM,7]; ~ *тога́с крăпа́чинот оти́де на еди́н негоф прия́тел папучи́а, му вели́: "господи́не, ти са мо́л'а да ми даде́ш де́сет хил'а́ди гро́ша"* [V,PM,18]; ~ *от та́мука оти́де и на о́ниј негоф прија́тел папучи́а, му даде́... што́ зема́ на за́им му даде́ и фајда́та* [V,PM,19]; и: **пријатил'*** ~ *зă се́ шо сă имă ричену, гирек нă цăрквă, гирек на анут или неѓдин нă другу месту,*

*субăшувите пријатил'ă му кăжувăт нă негу* [МЕ(Р),91]; ~ *ки сă чина диво прасă и ки му оди на руднијнте и на пријатијлјту дом му* [МЕ(Р),77]; ~ *лọвџи́ạтạ ви́кạ: “На́јзв'а́р е-чọв'а́ко. Зми́ạтạ, ви́кạ, зми́јạ, прија́тạл, милу́вạ дạ-се-вằрни дằлгọ, ạ чọв'а́кọ, му-си-нạпрạви́л а́рнọ, ạ-о́н неприја́тел ти́-е. Ас ко́ạ ти-пра́м а́рнọ, не́ ми-ми́сли ло́шọ* [ЛС-(К),129]; ~ *Гуво́ри Исус: Не́ і дванадесет саа́та де́нут? Ко́ј пу-уди́л на де́нут, не́ си супну́а, о́ти му сă гле́да ви́делот, и а́ку пуо́ди не́кој пу но́ќа, сă со́пка ... да пу ви́а па́ ве́ли на ни́х: Ла́зар на́шо прија́тил за́спа, ки о́дам да гу раз-бу́дам* [MV(K),286]; ~ *ка́ флéгạл ца́рот да уби́ди сфадба́рите, а виде́ та́му иде́н чове́к шо не́ бе́ши прими-не́т да ли́чи за сфа́дба. Да му ве́ли на не́гу: Прија́тил, ка́к си дујде́ ту́-ка, шо нема́л си ру́ба за сфа́дба?* [MV(K),270].

**прибере*** pf 1.'стави на едно место некои работи, ги намести' ~ *и така си-ј прибрама шејвиту, шо-ј имахна за зиваjна, нај-повичке книги* **[МЕ-(Р),68]**; ~ *на иде́н чуве́к зинги́н му дадеа ни́вити ногу бирике́т. Да си чу́диши са́м, и ве́лиши: Шт'о́ да чи́нам, шо не́мам де́ка да си прибе́рам се́дбата? Ре́кạл: ки и раси́пам амба́рут, да ки пра́вам по́гуле́м, да та́му ки и прибе́рам сằта ра́на* [MV(K),276]; **2. 'земе со себе'** ~ *А па-една́ на́ша ба́ба, систрăни́ка, о́на гă-дде́ли дăди́ка нă-не́куј до́ктур уф-Ку́куш. Она ус-тăна́ла, си-прăбра́ла па́рте, сја́а и́ма фа́брика зă-пăпуци уф-Ати́на. Е-е о́на збра́ла па́рте, от-туга́ј си́ч-ко устăна́ло* [ПК,2(Крец-308)] – употреба на лич. зам. **она** со значење на полната форма за директен објект 'неа': **о́на гă-дде́ли дăди́ка** наместо 'неа гă-ддели...', што зборува дека системот на падежни остатоци кај заменките во Долноварадарско е сериозно нарушен; ~ *и то́ шо ми милу́ва на ме́н, ки си милу́ва ут Та́тко ми; и-ја́с ки гу милу́вам на не́гу, и ки му прибе́рам на не́гу сус ме́не* [MV(K)319] – во контекстот имаме уште еден пример за проширената употреба на заменската форма за дативен предмет **му** наместо формата за прав предмет 'го': **ки му прибе́рам на не́гу** (м. 'ки гу приберам'); ~ *ре́кăл нă-о́џăта: “За́шчо-е во́ мăле́чко ко́тле, бре уџа́?” А нă-то́ о́џăта му-ре́кăл: “Ро́ди, кумши́а, ăрăни́ăта ро́ди”. А нă-кумши́ăта а́рно му-до́шло и си-ă-прибра́л ăрăни́ăта за́јно су-ко́тле* [ДК,154]; ~ *до́шạл Чове́шноу Си́н да прибе́ри загубе́нито. Ка ве́лите ви́а? Аку му сạ чи́ни на не́кој да и́ма сто́ о́фци, и да си заги́ни иде́н ут ни́х, не уста́ва деведе́јсет и де́вет, да ки кини́са пу плани́нити, да па́ла загубе́нито?* [MV(K),262]; ~ *о́ни ка́ стăна́ле сăба́јле, гле́дăт – не́ма мо́мичка. Де́ка ќа: на́јдăт? Едно вре́ме слу́шат ка́ пла́че во́нка, нă-ко́ло нăде́нна. Ка́ виде́ле от-е́ј жи́ва, а-рăзвија́ле – са́мо нă-куре́мо ма́лце би́ла суде́рăна. С-ја: прăбра́ле* [ПД(151)]; ~ *Гувори́ Исус да а риче́ на не́а: Ма́рта, Ма́рта, пича́лиш и си размằтиш о́мут за но́гу рабо́ти, иде́н са́л трибу́ва. Или Мари́а и прибра́ а́рноуто де́л, шо не́ма да сă разде́ли ут не́гу* [MV(K),292]; **3.** 'пречека, покани да влезе дома' ~ *на то́а вре́ми, флизе́ Исус на идно́ се́лу, и идна́ же́на, му велја́ла и́мито му Ма́рта, гу прибра́ на не́го до́ма му. И ва́ и́маши и идна́ се́стра, а велја́ла Мари́а* [MV(K),292]; ~ *си качи́ на́врạс идна́ ца́рни́ца да гу ви́ди, о́ти у-та́му ки зами́ниши. Да ка́ дујде́ Исус на то́а ме́сту, при-*

*глидна да гу виде, и му са рекал: З..., баргу слези си, оти ваден ми и на кукaта тфоја да си дојдам. И слизе тарчаниќ, да гу прибра радосин* [MV(K),280]; ~ *зашо угладнех, да ми дадохти да јадам, жедин бех, да ми напуихти, бех јабанџиа, да ми и прибрахти, голин бех, да ми убличехти* [MV(K),282] – во текстот имаме уште еден пример во кој нерегуларно и непознато за други говори, се јавува суфиксот **-ин: голин** наместо 'гол'; ~ *он не беши видело, туку да на кажи за видело. Шо и видело истинцко, шо му сфети секој човек шо и уф инсанот, и инсанот зарди него са чини, да не гу пузнајале. На пузнајатите дојде да не гу прибрале* [MV(K),251] – проширена употреба на предлогот **на** наместо 'кај': **на пузнајатите дојде**; 4. 'среди, зема под грижа' ~ *седум дена сидек, ни леп, ни вода; уста ми-путимнелă, ќерка плака дома, јас за-утипајне! Е, имал Госпут замен. Па са-пуврăтик ду-дома, па си-прибрак деца* [БМ(Сар),204]; ~ *И ка рăспрăве она, ка дујдели нă-вечăрта, тăвă било грозно. Нисселто гуведа рикат, нема кој ди-ј-прăбере* [ПК,2(Крец-308)]; **5**. 'освои' ~ *му рече: "сăкăн, јаз не сам Шамлијско делиџе, а сам шамлијско девојче, јаз не сам дошал Солун да прибера"* [MC(B),98]; **6**. 'подбере' (во смисла нападна) ~ *ала татко и ја прибера, ја спанди, вел'ајке: "калек ки дојди на кавгата с мене и јаз да прокопсам"* [V,PM,159]; **7**. 'собере' ~ *и пузнајахми шо и истинц'ко негувото кажувани. Има ошти ногу такфии шо чинил Исус; тии аку са писале иден пу иден, трачам нито земнјата ки и прибериши писанити книги* [MV(K),319]; **8**. **пăрбере (са)*** (< прибере, со редукција и антиципација префиксот при- се изменил во 'пăр-' според развиток на вокалното **р̥**, коешто често преминува во 'ăр') 'си замина на кај дома, односно отиде таму каде што треба' ~ *нă-тоă другаро вел'ум: "Легни уф таа кăпина", сă-бутнаме там, лежи тука. Понăнаки нема мăрдăне. Лижаме, лижаме, адно време, ка нă-зăјде слăнцăто и-тиă сă-пăрбра· нă-доло. Ајде, тăргнаме сја· зă-ф-селто* [П-Д,172]; ~ *и-ниă стигнаме и-мурăрчане сă-свăлили дă-ги-прăчекат. Сăпрăбраме, нă-зăкăра· нă Бăласца. Нăзăкăра· нă-адна карпа, ја кути-та· соба ка-ј* [ПД,173].

**прибируа*** impf 'зема', в. **прибере 2.** ~ *да му риче: А лошо измикар и тешковит', ми пузнаја ти на мен шо жнијам дека не сијах, и приберуам дека не сум дал, требуаши и ти да гу дадиш на сарафот мојто злато* [MV(K),271].

**прибие** pf **1**.'отвори дупка на нешто' (употребувајќи сила) ~ *Турците прăвија специјални лотки, специјални лотки су-укреплени жилеза тăка, напрет пу-двуица дă-чинăт и ут-страните тăка, тăквија, платна жилезни шо не-може дă-и-прибие куршум, осигурăни зă-дă-ă-удрăт кулибăта* [ВЕв,297]; **2**. 'прекине нишки, уништи' ~ *и-посли га-варими и-ајде конци, изл'ава свила. Ако на-вр'ами не-ги-попараш за-да-га изваdаш свилата, он-ќи-го-прибуши... И-тој се-расипува свилата, коприната. Пошто оно прибушил и-конџата ги-прибил. И-тука вечи н'ама крај* [ЛС(К),136].

**прибѝрạ** impf 'присвојува, зема'; в. **прибере 2.** ~ *му-ги-земáли сѝте пạрѝ нạ кạпетáнọ, тѝи, дрýгити кọмạрџѝи. Тој му-вѝкạ, детéтọ: "Дáј-ми еднá лѝрạ, дв'á, áс дạ-фа̏рлạм, вѝкạ, дạ-вѝдạм зáрọ". Фạрлѝл. Шó милýвạ, твá, готóвọ. Дубеéш, душéш, сѝти. Тој сѐ прибѝрạ. Ни-и-прибрáл пạрѝти* [ЛС(К),125].

**приблéе*** pf 'почна да блее' (јагне) ~ *Уттáм óдăт у-дéд-му и кạ-са-зрăуáле тáм, чинѝле, и му-рéкăл, тó дéд-му, дă-óдăт дă-фáтăт јáгăнца дạ-зạкóл'ăт. Идну-јáгне гу-фạтѝле – приблијáлу* [БМ(Зб),199].

**приблѝж'и*** pf 'стигне наблизу до нешто (или до некого)' ~ *дојдé време, си разбол'а, веки приближи да умре* [V,PM,40]; ~ *стр'ă̂-туха идѝн пампóр' да ѝди ут А мéрика; приблѝж'аха набýн и двáта* [MS,t,86]; ~ *кóн'у сă плáш'иш'и ут с'ă̂нката-му и пуидѝн ни мóж'иш'и да гу приблѝж'и* [MS,t,59]; ~ *и приближѝ при нéа, турѝ ухóто му аф момѝн курéм отгóри и, когá чýл хáрно, нéтри аф мóмин курéм жáби удрéвиха* [V,PM,29]; ~ *Ама младата самовила знајала млогу, та фати на јунакот, гу удри по земјата, са чини кату бустан сас либиници, пак тја са чини падарин, гу и чувала. И ету татку и приближи ду неа и ја пита* [V,PM,279]; и: **приблизи** ~ *кога приблизила ду градо, де живел мăжо хи, пратила хабар, кунак у него да хи такмет. Граждането сă ч'удили, как таков царски ч'ул'ак шта кондиса в такавă кăштă* [V,PM,282].

**приботнант*** adj 'забоден, нешто ставено некаде со притисок' ~ *и кога приближеха веки покрај касабата, у стредја пăтјут беха приботнанти три прачки, една зелена, друга жăлта и трета царвена* [V,PM,282].

**прибýши** pf **1.**'направи дупка на некоја преграда, опна' ~ *и-пóсли гạ-вáрими и-áјде кóнци, изл'áвạ свѝлạ. Акọ нạ-вр'áми не-ги-пọпáрạш зạ-дạ-гạ извáдạш свѝлạтạ, óн-ќи-гọ-прибý-ши... И-тóј се-рạсѝпувạ свѝлạтạ, кọ-прѝнạтạ* [ЛС(К),136]; **2.** (**прọбýши***) 'направи дупка во некој предмет во која може да се стави нешто' ~ *кọпрѝнạтạ е-ọт-Кѝнạ. Бѝлọ зạб-рáнетọ уф-Кѝнạ, зạ-дạ-нé искóчи свѝлạтạ ọт-тáм. Кạлýѓер óн бѝл, ọт-Гă̂рцијạ. Кạлýѓерọ ọтѝшạл сạс бạстýн, прọбýшạл-гọ бạстýнọ, прá-зạн, и-гọ-нạпă̂лн'ạл јáјцạ ọт свѝлạ и-тạкá гọ-прéнесувạ прéку грáницạ* [ЛС(К),137].

**прибă̂рка** pf 'нагази во течност, се натопи' ~ *чаплоците ги изјали и пак навăрвили. Като много вăрвјали, стигнали ду еднă рјакă, котра била толко широка, штото ако ни сја прибăркала никак си, ни сја заминовала. Чаплоците ја прибăркали и, кога стигнали на другăта странă, станали л'уде* [V,PM,286]; ~ *като поминало л'атото, тој пак навăрвил с чаплоците и, кога прибăркали пак нăзи рјакă станали л'уде. На врăштането тој нихтјал да ја прибăрка, ами терал мјасто тјасно да најде, за да можјă да ја прихрипне* [V,PM-,286].

**прибă̂рнува*** impf 'обраќа' ~ *и т'é си сă фл'áвали с'éпак у мурéту ... му гу прибă̂рнувáха пампóру* [MS,t,61].

**привѝка*** pf 'почна да вика, извика' ~ *тóгăш една-змѝја уткăде-нéгу, уткă-де-уфицéрут, нýшлеста, су-чучýл' нạнóсут, зạминá ут-тó кáминче нạ-дрýгту. И јáс тóгăј привикáк: "Брé, една-змѝја му-вéл'ăм!" И тóгăј уфицéрут са-чинѝ: "Брé, кáква змѝја?!"* [БМ(В),193].

**приврӑз'е́*** pf 'заврзе' ~ *гу уд'ӑ́нӑхми ут ни́тит'ą, гу уд'ӑ́нӑхми ут грибин'о́ и с'ӑ́ за гу приврӑз'е́ми на разбо́ју* [MS,t,7]; ~ *с'ӑ́ на круснóту гу нави́хми, и́ш'ти да сӑ приврӑз'е́ на разбо́ју* [MS,t,7].

**при́ву** n 'парче дебела кожа со која се поврзува јаремот со гределот од ралото', в. **правој** ~ *и то́ј оти́де на бра́та му, му ве́ли: "бра́те, на́ ти а та́ја ко́жа да си чи́ниш едно при́ву за ора́ло, ча́ ја́зе го заколи́х о́лот, гу прода́дох месо́то на га́ргите и на какара́ските, а́ма кру́шата си чини́ кифи́л да ми плати́ пари́те!"* [V,MP,144]; во Кукушко запишавме: приво́ј [ПК,2(88)].

**приврӑ́зува*** impf в. **приврӑз'е́** ~ *как за бити́са с'е́тн'ą приврӑ́зувам пак на ѕа́днуту кро́сну сӑс ина́ хо́ртума* [MS,t,7].

**привӑрну́ва** impf 'обраќа' ~ *Гу-кла́ва нӑо́пко си́тто. Се́е ба́бӑта, о́на а-пу́ле удузго́ра. – "Не́муј, мӑр-ба́бо, му ве́ле. Вӑрни-гу и́нӑк си́тто!" – "Нӑ-мо́жӑм, бре че́до, не́-м-сӑ пу́ле. Урви-сӑ дӑ-ми-гу-кла́ш!". Е, та́, му до́шло жа́л', сӑ-урва́ла. Му-гу-при-вӑрну́ва си́тто* [ДК116]; в. **прибăрнува**.

**пригизден*** adj 'украсен' ~ *и фне́тре фаф пештере́та, та́м му бје́ше кӑ́штата, штото бје́ше от ади́н ка́мјан излопа́на фрет кӑ́штата, и бе́ пригизде́на фне́тре сӑс сја́какви прилиги́и* [V,PM,259].

**пригле́де** pf 'изврши преглед за да се констатира извесна состојба' ~ *слуги́ните ви́кат: – Ца́рскӑта мо́ма – те́шка. Ут-чуве́к нӑ-чуве́к нӑ-бӑшта́-ј се-чу́. Ца́рут ви́ке адна́ ба́ба дӑ-га-пригле́де. – Аку-ј те́шка, ви́ке ца́рут, ки-а-зӑко́л'ум* [BK,282].

**пригле́дне*** pf **1.** 'упати поглед' ~ *и ве́ли на ни́х: Ела́јте пу ме́не, и ки ви чи́нам на ва́с риба́ри на л'у́дите. И о́ни на то́а ча́с ско́ро еми́н* (веднаш) *си устави́ле гри́пот, ути́доа пу не́го. И ка́ си приглидна́ по́нака, а виде дру́зи две́ бра́тќа* [MV(K),263-264]; ~ *да и пувел'а́ на сфе́тут да си наре́дат уф тре́вата, и́ли зе́ ти́и пе́т лебо́ви и две́те ри́бички, и при-глидна́ на не́бито, благосови́, и скар-ши́ да му даде́ на Учени́цити ле́-пот, па Учени́ците дава́ле на сфе́-тут* [MV(K),266]; ~ *по́кула́јно да поми́ни фо́ртомата уф и́глата, ни́-биле зинги́н'от на Господи́нова ца́р-штина да флe̋зи. Учени́цити не́гови, си чу́диа но́го... Му приглидна́ Исус, ем риче́ на ни́х: Уф сфе́тут во́а-ị мӑ́чно, и́ли ут Бо́га сӑ́ти кола́јна* [MV(K),269]; ~ *си качи́ на́врąс идна́ цӑрни́ца да гу ви́ди, о́ти у-та́му ки зами́ниши. Да ка́ дуједе́ Исус на то́а ме́сту, приглидна́ да гу виде́, и му сӑ ре́кąл: З..., бӑ́ргу сле́зи си, о́ти ва́ден ми и на ку́ќата тфо́ја да си до́јдам* [MV(K),280]; **2.** 'се обрати со внимание' ~ *и ре́кąл М...: Го-ле́мо и сӑ́рцӑто ми на Го́спот, и радува́ла ду́ша му кри Бо́га мо́јо уткина́ч, о́ти приглидна́ на на́ј-до́лна измика́рка не́гува. Ету ут се́га на́ка сӑ́ти роди ки ми благосо́ват* [MV(K),301].

**пригле́жде** impf, в. **пригле́де** ~ *слуги́ните ви́кат: – Ца́рскӑта мо́ма – те́шка. Ут-чуве́к нӑ-чуве́к нӑ-бӑшта́-ј се-чу́. Ца́рут ви́ке адна́ ба́ба дӑ-га-пригле́де. – Аку-ј те́шка, ви́ке ца́рут, ки-а-зӑко́л'ум. Ба́бӑта пригле́жде – те́шка мо́мта!* [BK,282].

**приглиду́ва*** impf 'надгледува, обраќа внимание' ~ *и извӑди́ја пишто́л'те и кӑжа́ја: мо́ра дą-рӑбо́тиш су-на́с. И јас му-риче́к: нем-ма-клӑва́јте у-тӑква́ при́мка, нą-мо́жӑм, си-и́мӑм дро́бни де́ца, са́кӑм и ку́јќта дą-си-а-приглиду́вӑм* [БМ(Сар),204]; ~

место на *завет* (каде што не дува), односно на *припик* (каде што грее, пече сонце) ќе седнат [ТГ,321]; ~ *ќи-че́те ве́сник... на-слăнцито, нạ при́пик* (иронично – зн. 'ќе дреме') [ПК,2(211)]; ~ *Ка́ пугле́днуват сел'а́нто: нă-мăга́рто вăлк. "Бре́ј, вăлк, гл'ăда́јте, вăлк, дăржа́јте". Удрăт ус-ста́п, ус-ка́мăне, у́дрăт, гу-прăте́пăт. Избига́л па́. Избига́л ама гла́дин, папца́л веќе, нă-мо́ш д-о́де. Удде́л нă не́кује при́пик не́де, нă-не́ко́ слăнце. Прăпе́чуве-се ду-е́дно ло́зе* [ПК,2(216)]; ~ *а-му́дạр. И-са́б'ạ нạпра́јал, има́л, и-пи́ши нạ-са́б'ạтạ: "Сọ-еди́н у́дạр (нạ-са́б'ạтạ пи́ши) четри́иси ду́ши мăртви". А-то́ј четри́иси му́ви. И ле́гнạл тạка́ нạ-при́пе́к. Ти́ạ мо́рạт дạ-до́ạт нạ-во́дạ, дạ-зе́мạт во́дạ* [ЛС-(К),116].

**припи́ра (сă)*** impf 'се расправа, се кара' ~ *на това зговор престигна пак ониј човек штото му крадјаши парите на слепити просици, тамо дека са припираха просицитy един другиго за парите* [V,PM,207]; ~ *сă сприп'ăхми* (= се скаравме) [MS-,s,89].

**припирани** n **'расправање, карање'** ~ *на това припирани царјут меѓу целатите ету дошли прет царја две калугери, му вел'ат на царјут: "царју, много ти година и да ти е жив зентју! Ниа ч'ухми, оти имаш јунак зент, штото страшни лами фати живи"* [V,PM,186].

**припи́та** pf 'препраша' ~ *фа́ти да ја припи́та то́с ж'ина́та: "ми ни ка́зуваш' ти на м'е́н'ạ тузи́ д'ăт'ạ амо́т' тaка́ гу ви́кат Дијуни́ш'?"* [MS,t,47].

**приплива** pf 'со движење на раце и нозе помине низ длабока вода' ~ *тогај отвори едната риба устата, го зема чобана от нојата, го глатна цјал. Онаја риба, што имаши чобано на куремот, у стредја припливеши, а другате два риба – едната от правата страна и другата от левата* [V,PM,169] – уште еден пример за присуството на дијалектното значење на зборот **прав** = десен; сп. во рускиот јазик.

**припл'а́ва** impf 'заплетува' ~ *вăтуку сạ припл'а́ва* (= јатокот – вид преѓа што се користи при ткаење – се заплетува) [ПсС(З),67].

**при́плод** m 'чинот на донесување на нова генерација, оплодување на животно' ~ *ти́ сă-чу́кани ко́чуве не́ сă зă-при́плод* (објаснување за поимот **брави** = кастрирани овнови) [ПД,125].

**припорăнче** pf 'даде препорака, побара' ~ *и тој зема от терзиите рубиту, зема и даскалите, ги занеси на Богариово, да ја стори теслим на даскалите армасницата му, да припорăнче да ја науч'ат сичко* [V,PM,164].

**припорăнчува** impf , в. **припорăнче** ~ *от мăра дена сетни му дојде на татко му книга, да ходи на царска кавга. И тој на жената му припорăнчува и вели: "кога детинто ки си чини за ука, да го дадеш на даскал да си учи! Ету ти оставјам стока, пари, и јазе ако поаргисам, тој детенто да го глендаш харно!"* [V,PM,155].

**приправува*** impf **1.**'прилагодува' ~ *Бугарјто повикја сă бăркаа су Гăрците, и секуј идно нешту гу приправувиа на гăрцки кăлăп, најногу пăк ув Урумлукут, дека беа Бугарјту удделени уд кăдă ветăрут уд друјзте Бугара су Кара-азмак* [ME(P),75]; **2.** 'одржува нешто со поправки' ~ *турцката грижа за во пăт секуга е била толку гулема шо като или правеле или гу*

*приправувале* [ME(P),73].

**припу́ска** pf 'растрча', в. **припу́ш'та** ~ *и тојнака киниса, отиде дур на морету, гу връза хендек атлатан на една страна: ету и кубилата излезе сос девет жрјапчинта, хем вика: "ах нема човек да ми вјахни, да ми припуска пу тиа рамни поли"* [V,PM,113]– во текстот имаме уште еден случај за образување на множинска форма на именка од ср. род со наставката **-и: пу ти́а ра́мни по́ли** (м. 'полиња'; за ова в. во граматичкиот дел); посебност претставува и множинската форма **жрја́пчинта**, во која се зачувала архаичната наставка **-ѧта**.

**припусни (си)*** pf **1.** в. **припу́ш'та** ~ *имам друг един деф, којто е бързоходник. Ки гу извадам да си припуснити: кој ки излези по-јунак, да дојди по-напрет, ки му дадам момата* [V,PM,45]; ~ *тогас детенто му вели на старага дјада: "тате, јазе ки си чинам един кон, ти да ме вјахниш, и да поими и ниа на свадбата. Да ми припуснеш на кушиа, јазе сичките кони ки ги заминам; тогас ки сакат да ми купјат от тебе* [V,PM,217]; **2.** 'се втурна' ~ *фатила да вели: "вараj, мале, мила мајко, јазе не сам мајсторка, што ми велиш, но сам твоја милна керка..." Така кату чу мајка, еднош са припусна, ја пригърна, ја бакна меѓу двете очи, и еднош двјата заикнали: тамо и душите им излезоха* [V,PM,196].

**припу́ш'та** pf 1. 'растрча (се), влезе во натпревар' [MS,s,89]; ~ *заенциту припуштат* [ПсС(З),68]; ~ *јунакот го виде наврăх тополата, фати сега сама да вреви: "ах, да има сега един човек да ми вјахни и да ми припушта по полето, да са назнојa"* [V,PM,186]; ~ *дјадото гу зема детенто и гу занесе пак у дома му. И на ониа дни тихиса да има един беј свадба, и млого л'уди сос кон'а на свадба хождаха да припуштат* [V,P-M,217]; ~ *кубилата му рече: "тајл'акот остави го тука, ч'а тамо, дека ти пушта царјут, човек са изгорјава и добиток, штото е аџамиа. Туку мене да ме вјахниш и да ми припушташ перво две саата по зелено поли, да си назнојa"* [V,PM,187] ; **2. – (са) 'се навед-на, падна'** ~ *и си-отишле двете нацăрква мăш и жена и му-рекле на-Кумка Кăличка да-му-турува вода да-не-зăваре гăрнето. И Кумка Кăличка ка-видела да-нема вода гăрнето и-са-пропуштила у-гăрнето и-сăсвăрила у-гăрнето* [BM(Сар),314] – сп. убав пример за интенсионална, декларативна употреба на сврзникот **да** наместо 'дека': **Ку́мка Кăли́чка ка-виде́ла да-не́ма во́да гắрнето** (м.-'дека нема').

**припу́ш'тани** n 'трчање, натпревар' [MSs,89].

**припăлнет** adj 'нешто (простор, сад и сл.) исполнето до крај' ~ *се раскрија ув урманут; елбет не ув блатцкјут урман, шо е припăлнет су вода* [ME(P),77].

**прира́досин*** adj 'среќен, радосен' ~ *и на шеста месици па си пуштил Ангил Гаврил ут Бога на грат Галилеа, на Чиста Дјева армасана су мăж, имито му Јосиф, уф кука Давид; и имито на Момата Мариа. Ка си дујда Ангел Господиноф кăд неа, риче: Радујс прирадосна* [MV(K),315].

**прири́па*** pf 'помине преку нешто со скок' ~ *На третиут ден гу-пушта третту гăлăпче су-писмуту и муселе: "Твоја душа ќи-прежалиш моја да спасиш"... гăлăпчиту*

*литнáл су-тóлку гулéма бăрзúна шо дạ-не-гу-вúде ѓáвăлут нạ-грăнúцта пририпáл и нạ-мужáл, дăмéк дạ-гу-стрéл'а* [БМ(В),195].

**приро́д̣ан бра́т** m 'полубрат, само по еден од родителите, роден во новиот брак' [ЛС(К),100].

**прис** (в.: **през**) praep **1**. 'упатува на поминување во близина на нешто, покрај' ~ *едúн дéн проминá тел'áлот приз кăрпáчинот* [V,PM,18]; ~ *владиката му вели: "бре братку, кату ми беши страх от тиа аскерите, што проминат приз тука"* [V,PM,39]; ~ *тој му и рекла на хизмикарот: "постој, почекај ошти малко да са шетам". Как отиде приз една чаршиа да са шета, промина приз царскиј конак* [V,PM,238]; ~ *и дóјди вр'ăм'ạту цáр'у да ги токмú мóмит'ạ. Дијатáксува да пруминáт ш'úч'кит'ạ јунáци прис пóртата да вúд'ăт мóмит'ạ, да си удбирáт, кутрú гу úш'там* [MS,t,34] – уште еден пример за присуството на архаичната заменка **кутри**; ~ *гу пýш'тат ут бахч'áта да пруминé и тóј прис пóртата; гу удрúва инá јáблăкă* [MS,t,34] – поголема е веројатноста дека поминал 'покрај портата', отколку 'низ портата', бидејќи станува збор за 'порта' на царската палата, а момците проаѓале покрај палатата; ~ *си удрúва Ифтúм'у т'уфéјќу на рáмуту, прумúна прис главн'áтạ, ги глéда главн'áтạ сă пýснали филúз'ạ (дáлч'анта)* [MSt,44]; ~ *дјáвулу идúн д'éн' уткрáва инá јáблăка ут парáдиса и исл'áва на зим'áта, прумúна прис цáрувáта кăш'та и вúка* [MS,t-30]; **2**. 'укажува на премин преку некој простор – низ' ~ *тýка úма дéвет брáтка хајдýци, што нé остáват човéк да проминé прúз тýка* [V,PM,21]; ~ *ету едúн дéн излезé рáно от кăштата му... проминá приз пазáриштето* [V,PM,17]; ~ *трăгнах за да дóа у Атúна, пруминáх прис Сулýн* [MS,t,12]; ~ *стáнува ж'инáта-му ... и прис будрýм'у си утúди гóр'ạ* [MS,t13]; ~ *тојнака, кату беши завиен сос кепету, промина прис сред'а аскерут* [V,PM,34]; **3**. 'проникнување низ отвор' ~ *на бéлојут óл му вл'áзи от устáта, приз гăзот му изл'áзи, далú найстина така си вúдел?* [V,PM,31]; ~ *умовитојут киниса, отиде да копај гроб на гробите, пак лудојут зева една карлига да ја наврја приз мајчинот му нос, да татраштем ја занева на гробот* [V,PM,229]; **4**. 'премин над нешто' ~ *и змијýвéте, катó едјáха месóто и кокалúте, клавахá си от прес тјах. И новá человéк, катó едéшја и тој мéсу сас тјах и приз рамотó си фăрлешја кокáлúте и ни остáвешја кóкал от прес нéк* [V,PM,262]; ~ *та му дáл ќосéто пет кóн'а нáтовáрени сас што пойскал, и, натýрил по сýхо пченúцата, медá, просóто, ... та са собрáли пилéтата, пчéлите, мрáфките... му реклó еднó пúле: "Ела да та прéнеса прис морéто!"* [V,PM,258]; ~ *сéтне пак ни знáе, на котрá да даде прăстен'а. Дошлá пчелáта, кáзала му: "Тúа кáк шта стојат и трите в еднó, јас шта прéфăркна на едná прис главáта. На нáзикана да гó дадéш!"* [V,PM,258]; **5**. временски 'во текот на' ~ *за стáна прис вич'арóт да ха вид'ạ óлувéту да му дáм пáк да идáт пл'ăва* [MSt,65]; ~ *стáна прис вич'ăрóт и вид'ạ иднó свитúлу* [MS,t,74]; ~ *лéгнаха башкá, тóј турú сáбјата у средјá. Тјáнака прис вечерóт прифăрлú рăка нá врăх нéгу, сá посјáчи мáлко рăката, гá трăгнá и му не кáза на нéгу. Тóј сиромáх*

*зна́иши, ча́ не́ му бе́ши же́на, не са́каши зло́ да чи́ни на́ не́ја* [V,P-M,145] – уште еден случај кога глаголот и заме-нката се разделени со негацијата: **и му не ка́за на не́гу.**

**приса́т** m, bot. 'дрво што со калемење од диво станало питомо (она што дава плодови)' [ПК,2(88)].

**присечи** pf 1. в. **присичува** 1. ~ *момата отиде на стрјашта, седнала, ету и страшната ламја изл'аза, штото имала седим глави; фатил јунакот да са бори сос неа, заеднош ја присечи шестја глави, на седамтја млого са бориха, до три дена и три ноќа, дури и неа ја присечи* [V,PM,221] – во текстот имаме употреба на зам. форма за директен објект **ја** наместо дативната 'ѝ': **заеднош ја присечи шестја глави** (м.: 'ѝ пресечи шестја глави'), што претставува уште една потврда дека остатоците од падежните форми кај заменките во југоисточните говори ја губат својата регуларност. Примери има повеќе, за ова в. во граматичкиот дел; **2.** в. **присичува 2.** ~ *И ф-то́ вре́ме адӣн по́лк има́л кӑ̀м Петри́ч во́јска, не́ би́ла нӑ-фро́нто, о́на дујде́, с-укупи́ре уд-Мо́крӑне пӑ-зӑ-Но́во Се́ло, да-прӑ́сече Стру́мичко По́ле, дӑ-за́пре ма́лко гӑ̀рчкӑта во́јска* [ПК,2(222)].

**присичува*** impf **1.**'разделува нешто на делови со сечење' ~ *не́ сӑ присе́чуве то́о дибе́ло вӑ́же* [ПК-(Гӑр)]; **2.** 'поминува преку нешто и го разделува' ~ *су сӑ̀та му реки, шо гу присичуват на секада и сӑ̀та му планини* [ME(P),71].

**прискокни** pf 'извесен простор го помине во воздух – скокајќи' ~ *и кога ке дојди времја, невеста да си чиниш, тога ти нетре на удајата силен вогин да запалиш и четириjси кошула да си примениш, ча и змиата четириjси кошула има. Тогас срешта негу да стоиш и да му велиш: "искари си една кошула, да искарам и јазе" и "да прискокними вогинот!"* [V,PM276]; ~ *он кату дојде аф Рапица река, којто беши три врјатина широка, тој га прискокна и така си куртолиса. И кату са куртулиса, отиде аф една круша на пъ̆тјут, пот сенката си легна* [V,PM,66] – проширена употреба на предлогот **аф** (= 'во') наместо 'под': **и кату са куртулиса, отиде аф една круша на пъ̆тјут;** ~ *и клал тел'ал да вика, којто са причу на сичката земја: "котри јунак за излези сос кон да ја прискокни дупката, он за везми царју- вата мома!"* [V,PM,181] – повторно присуство на архаизмот **котри.**

**присла́ви*** pf 'кога некој ќе се стекне со слава' ~ *Ва́а ј̣ на ни́х живо́т ду ве́ка, да ти пузна́ват на те́б, шо ти си са́м исти́нцко Го́спот, и на то́ шо гу пушти́ Исус Христос. Ја́с ти прислави́х уф зе́мн'ата; пуве́лата а сварши́х, та́ шо ми си да́л на ме́н да чи́нам* [MV(K),261]; ~ *на ва́ (Мари́а) бра́т му Ла́зар бе́ши бо́лин. А пушти́а абе́р ви́и се́стри му на не́гу, шо ве́леа: Афе́ндо, е́ту во́а шо гу милу́ваш бо́лин. Ка́ слуша́ Исус, риче́: Ва́а бо́лка не́ и за умре́ш, туку́ зарди Господи́нова сла́ва, да сӑ присла́ви* [MV(K),286]; ~ *Илим а́ку са́кати да ви́дити шо и́ма пуве́ла Чове́шноу Си́н да прушта́ва гре́хови на зе́мнјата (ве́ли на то́а бо́лнијот): Те́б ти ве́лам: ста́ни си, и кре́ни си носи́лото, и о́ди си до́ма. И на то́а ча́с стана́а, и крина́ носи́лото на ра́мото... ду́ри си чуди́ле си́ти ка гу виде́ле, и му прислави́а си́ти на Бо́га* [MV(K),284]; и: **прӑсла́ве**~ *"Е, рӑче́, не́-сте са́мо ви́, мо́же и не́ко друга дӑржа́ва д-и́ма тӑкво́ де́те и не́го дӑ-гу-изл'ӑку́вум. Оти зӑ-то сум ја́с до́ктор, и дӑ-сӑ-прӑсла́вум"*

[ПД,149].

**прислáвен*** adj 'познат, славен' ~ *истúна ви вéл'ам на вáс, óти вúа шо дујдéхте пу мéни, на тóа сăд, кóга ки си седи Човéшноу Сúн уф приславéнио трóнот нéгову* [MV(K),263].

**присл'ăдú*** pf 'тргна да следи некого' ~ *Тóс манц'ó на нáс иѓýпката пузнá, ја присл'ăди, пузнá, ш'тó за сă уб'ăси* [MS,t,53].

**присмјава*** impf 'кога низ насмевка изразува недоверба' ~ *и терал мјасто тјасно да најде, за да можјă да ја прихрипне... и си останал ч'ул'ак. Тога утишал дома си, жената му го питала, де је бил толко години. Тој хи рекал: "Јаз си бех тук и ката ден си та гледах от кавакă през гн'аздото: четри години бех чаплок". Тја му сја за този присмјавала* [V,PM,286].

**присмива*** impf, в. **присмјава** ~ *прашили јă, што тера? Тја хми рекла, чи је дошла да излекува царскăтă керкă. Тија хи сă присмивали и ни јă оставели да влезе внетре* [V,PM,282].

**присни́к** (**пугáча**) f 1. ~ '*пугáча* (леб) *бéс квáс* (со сода бикарбона), *а áкој кúснăна пăк* – **кúснăна пугáча** [ПД(118)]; ~ *нéмахме лéп зă-вéчăр, забăркáх áјн присни́к (пугача)...*; ~ *Нé бúше дóјдăна гăрцкăта вујскá уфКýкуш, óште фрóнт дăржăт дóло. Сáмо вујнúци рáнни рăзнóсувăт гáаре. Жéшко, óгин, сă-вúке, гóре. Мисúа жéнте лéп бес квáс, присни́к, дă-сă-јспéче, дă-јáдиме, нéма шó, дéца мăлéчки* [ПК,2(Пос–290-291)]; **2.** 'недокиснат леб, не е добар бидејќи е правен со малку, односно со лош квасец' ~ *лéбо вáдин-еј присни́к, нé-о бúвше квáсо, úч нéма слáч* [ПК,2(88)].

**Присое** top. 'падина, ниви, место изложено на сонце' – сп. стсл. присоıе, според Ј. Иванов од *при-* + *-сое* (последното со редување од стсл. сıати); од истиот ко рен се образувањата: **Присојката** (*Лехово*, Валовишко), **Присојница** (*Старчишта*, Драмско) [ЈИ,-Ми...,178].

**пристана*** pf 'се согласи'; **в. пристáнува** ~ *Имą и-тú да јąдéш, и-áс, и-ќéркąтą. Ас сăм зéт, гąтóвą, тú м-испрáти, вúкą, и-зéт пąстáнą, шóти-и мăкą сéгą. Еве прет-мéни писмóтą, кóą му-гą-дąдé нąкąпетáнą. Ас не-сăм винóвąн. Ти м-испрáти и-áс пристąнáх, стąнáх зéт!* [ЛС(K),126].

**пристáнишче** n 'одреден простор од брегот на езеро, море или река каде што пристигнуваат (и заминуваат) бродови' ~ *шăтáјки дујдéл нă-нéко· пристáнишче, испăднáл уфнéко· сéло* [ПД(151)]; ~ *Му-вéле крáлцкăта ќéрка нă-тó: "Јáс мóра дă-гу-нáјăм. Дă-ми-дáш мурнáри и пáмпур, ќ-óăм ќи-гу-пáлăм". – "Дăдéно", му вéле крáлут. Зéва пéјсет мурнáри, пáмпурут – óде. Оде, óде, óде нă-тó пристáниште дéка-е тó* [ДК,129]; ~ *имáло éдно врéме нéкуј тăргóвăц кóј шăтáл удгрáт нă-грáт. Шăтáјќи дујдéл нă-нéко· пристáнишче, испăднáл уф-нéко· сéло. Бúло дóцкăна* [ПД,151].

**пристáнува*** impf 'се согласува' ~ *ај дą нąпрáјми свáдбą и-гąтóвą. Тóј, детéтą вúкą: "Ас н'áмąм пąрú" – "Зą-тóą пąрú úмą..." Ќе-прáјми свáдбą". – "Арнą. Кáк ќе-рéчити вúе... Шóм решúли-сте вúе, áс пристáнувąм". Дóбрą. Гą-зéвąт* [ЛС(K),125]; ~"... *нą-двá пăтą, вúкą, нą-трú ми-сą-дąнесéли пą-дестúнą лúри, вúкą, прет-врáтąтą истýренą. Турéјте зąсáдá, вúд'áјте кóј ги-нóси.*

*Ас не-зна́м". До́бро̣. Ама̣, то́ј дете́то̣, ло̣вц̣и́ат̣а̣, си-и́ма̣ и-со̣-вла́ста̣. На̣пре́да̣н чо̣в'а́к. Си-и́ма̣ и-со̣-ни́ф. Го̣-ува̣жа́ва̣т. Ви́ка̣: "Прис-та́нува́ми"* [ЛС(К),129].

**пристѝгна** (: **пристигне**)* pf **1.**'стигна на некое одредено место, дојде' ~ *дур да извади ламјата арапинот, и тој пристигна таму* [V,PM,45]; ~ *на онѝа дни и Кулуф пристѝгна на онова́ град, про́сиши по сока́ките* [V,PM,10]; односно: **престигна** ~ *на това зговор престигна пак оний човек штото му крадјаши парите на слепити просици, тамо дека са припираха просиците един другиго за парите* [V,PM,207]; и: **прӑстѝгне** ~ *"ја́с не́-сум са́мо зӑ-тво́јо гра́т до́ктур, не́гу сум зӑ-це́л све́т. Мо́же д-и́ма и нӑ-дру́го ме́сто тӑкво́ де́те, дӑ-гу-изл'ӑку́вум. – "Не́ма дру́го, ве́ле, де́до дӑ-ми-ка́јш?" – "То: ти-кӑ-жу́вум и ту́ка ка́ ки-прӑстѝгниш, ја́с, риче́, те́бе ки тӑ-на́јдум"* [ПД,148]; **2.** 'достигне некого (или нешто)' ~ *по́сле па́к сӑ-рӑзбуди́л де́фо, гле́де: устӑна́л го́л, јурга́но о-не́ма. "Бре, риче́л, то: ѕве́р е па́к, јурга́но шо-ми-зема́". Па́ тӑ̀рче. Гу-пӑрстигна́л, ама па́ тӑка́, пумина́л уд-не́гувуто ме́сто* [ПД160] – **пӑрстигнал** < пристигнал (групата **при-** со редукција и антиципација поминала во **пӑр-** – согласно со честата реализација на вокалното **р̥** како **ӑр**); ~ *на две цангали гу пристигна ламиниот бӑрзоходеца и кату тихни ветир му грабна капата* [V,PM,46]; ~ *и ја пита, без да ја познаи: "Еј подарин, дали си видел от тука да проминат две млади?"... И тој нити либиница и јал, ниту понататак отиде, са вӑрна назат и вели на жена му, на старата самовила: "Не можах, жену, да ги пристигнам"* [V,PM,279] – формата **подарин** не е обична, зашто во овие говори големата носовка редовно се рефлектира во **ӑ**, ретко во **у** (сепак само два реда погоре среќаваме: 'падарин') ; ~ *утринта рано трагнали двата да бјагат. Кату чу татку и, ча побегнаа, ха и зел после да а тера и а пристигна на пӑнтјут. Ама младата самовила знајала млогу, та фати на јунакот, гу удри по земјата* [V,PM,-279] – нерегуларна употреба на предлогот **по** наместо 'од': **гу удри по земјата**.

**присто́л*** m 'царски трон, престол' ~ *на́пкум, си а зе́ме дујна́-ѓу-зили́јката; Јарӑ̀м–Минӑре́то и Ка̣-ра́-Џинде́м си о́да̣т. Во́а си сидну́ве на̣ присто́лут на та́тко му, си ста̣ну́ве ца́р* [ИГ,115.]

**пристретна** pf 'пречека' ~ *и така отишли на царскиј конак; да излезе царјут дур от вунк портите, го пристретна сос много чест. И фатил царјут да му праи поклони до земјата, вел'ајке на чобано: "сполај тебе, господине, што си прихранил мојте деца"* [V,PM,169].

**присту́лка̣** f 'пресен леб приготвен без квасец' [ЛС(К),94].

**присто̆пка*** impf 'прави престап, не го почитува редот' ~ *кадѝата му велѝ сос л'у́тос за да гу опла́ши: "а бре беззако́ник, зашто́ пристӑпкаш за́конот спрӑти пазарлӑ̀кот?"* [V,PM,12].

**пристӑпни*** pf **1.**'пречекори' ~ *му отговори: "зашто сам бӑрзоходец та, аку немам тиа камени вӑрзани аф ногите ми, можи-да да пристӑпнам, от крај земја до крај да прјаскокнам"* [V,PM,44] – предлогот **аф** (= 'во') во контекстот покажува проширена употреба и на местото од предлогот 'за': **камени вӑрзани аф ногите ми; 2.** 'направи престап,

згазна на она што е ред' ~ *и кату гу сечиши дăрвото, кăлниши Адама и Еву, велиши: "така от Бога да најдат Адам и Ева, што не послушаха Бог, што им порăча, л'у престăпнаха неговата порăка, та сега и ниа са мăчими тука гладни и жедни!"* [V,PM,64]; ~ *рече на сиромаху: "ади сега, побратими, да идиш пак аф гората да сечеш дăрви, да ги чиниш дăски, и ошти едноч да не кăлниш Адама, ча и тој така послуша на жена му Еву и пристапна господинската порака, кату как и тинака* [V,PM,66]– во текстот среќаваме уште еден пример за широката употреба на множинската наставка **-и** кај именките од ср. род: **да сечеш дăрви** (за ова в. во граматичкиот дел); **3. 'притисне'** ~ *тогас и тој, без да сожали за жената му, ча останала без биска, вели на неа: "ба, жену, толко е слатко човешкото месо! Утре јазе как за гу бричам детенто, за пристапна бричот, да гу закол'а, пак ти момата, как за ја чешиш, забиј гребен'ут на шиата! да ја заколиш, да ја јадеми"* [V,PM,240]; 3. 'се повлече, го откажа (дадениот збор)' ~ *ала он не пристапна клентвата, што си закăлнал на бунаро, л'у му каза на татко му: "сино ти иде. Да излезиш да го достретиш!"* [V,PM,156].

**присуши** pf 'кога некој извор ќе секне, т.е. ќе остане без вода' ~ *Соломóн му велú: "дјáдо, горáта побел'á, клáдниците присушúха, двé без трú нé чúнат"... цáр Давúд му вéли: "брадáта ти и кóсмите от главáта ти побел'á, очúте ти присошúха клéпките, нóите* (нозите) *ти без стáп не чúнат"* [V,PM,130].

**присăди*** pf 'судот реши некој да биде казнет, т.е. осуди некого' ~ *на тóа врéми си суберýва Исус на дванáдесет Ученúци нéгуви, и фатú да и кажýва на нúх шо úма да му дóјдат уф нéгу да тéгли: Ету шо си úдими уф И... , и Човéшноу Сúн ки прудóсат на Хахамúти и на Граматúците, и ки му присăдат на нéгу за умрéни* [MV(K),285].

**притиска** impf 'силно допира до нешто и врши притисок' ~ *пак т'анака на мајка ú велиши: "мале, човек ми притиска това вечер!"* [V,PM,34].

**притиснова** impf 'врши притисок', в. **притиска** ~ *тој хич не отговори на мечката, туку извадил неговата тешка бозлугана та ја притиснова на мечката. Кату ја удри три-четри бозлугани, мечката фатила: "аман, брате" да вика* [V,PM,215].

**притúчфа*** impf 'дотекува' ~ *извур вóда извурвáше, ама намăн, úзвур вóда извурвáше,[ ду-двé рéки притичфáја, ама намăн, ду-двé рéки притичфáја* [ДК,156].

**притрисýве*** impf 'пребарува некаде, да нема нешто скриено' ~ *тá ка-чýла, тéт-шо-бúла, прáви идна бăклавúја су-утрóва зą-дą-óде дá-му-дáде нą-мóмта и дą-а-утрýе. Уттáм утúшле вúке ама кóј шо-ки-зáнце гу-прăвáле, гу-притрисýвăт, кáк му-вúкте вúе* [БМ(Зб),199].

**приту** praep 'спроти' ~ *ричé Гóспот на Ученúците нéгуви: Сéкој човéк тó шо ки ми сă кáжи на мéн насприту л'ýдито, и Човéшноу Сúн ки му сă кáжи на нéгу приту óчити на Господúнцки Ангели* [MV(K),299]; ~ *ричé: Ти сă пукаjýам, Тáтко, Стопáн на нéбито и на зéмнјата, шо си а скрúл вúа ут книгувúти и разбрáни л'ýди...*

*ústина, Táтко, óти такá си чинúл пувéла приту тéбе* [MV(K),324].

**притăрпи** pf 'се воздржа, се стрпи' ~ *зет'ут пак гајрет чиниши на неа да притăрпи ошти неколко дена, белким ки ги познајат. Пак фториј ден га мачили нивјастата, и тјанака притăрпја* [V,PM,73].

**прикé** n в. прикиа ~ *"за ја згурúш', ш'тó да ти прáв'ạ? óмóс јас мóјту прикé, ш'ту гу úмам ут мáјка и си гу звáја!"* [MS,t,11].

**приучи*** pf 'даде совет' ~ *пáк на пападúјка вéли: "áх пападúјко, кáк да чúними сóс товá дјáвол?" Вечерóт пападúјката гу приучú дјáтето и, л'у да сéднат да јадáт на трапéзата, дјáтето кáка да вúка* [V,PM,128]; ~ *једна жена си имала једна керкă многo лоша, наказувала на мајкă си многo и хич ни је слушала. Мајка хи ја приучила и хи вревила: "Нимој, керко, тăј правиш, чи си мома, та ни ти прил'ага"* [V,PM,292]; ~ *така младата самовила гу приуча на јунакот и гу фăрли у морету, и тој са чини патка. Ету и старата самовила прифтаса и фатила да испива морету* [V,PM,279]; и: **прăўче*** ~ *прăбăркáла уф-стóмните, нéма вóда. И кóга а-видéла жéнта óти си-легнáла миѓу-дéцăта, си-ричéла у-сéбе: "Ах óре, јáс с-излăжáх кá-тă-пуштúх пу-крóсно. Нóго тă-прăўчúле тéбе, úсе јáс ќă-тă-нăўчаах кáк сă-рăбóте спрути-срéда"* [ВГ(Бог),276].

**приучова** impf, в. приучи ~ *после свадбата неколко дена ја кренува невестата, ја занева на Солун на неговите куќа. И ја приучова невестата му сам он, хем ја вели: "ету утри ни дојдат тука базирѓаниту. Да глендаш да не ме острамотиш!"* [V,PM,164].

**прифáли*** pf 'заблагодари' ~ *и-јóн рéкạл: Афéндо, да разглéдам. Исус ричé на нéгу: Обиди, вéрата тфóа ти лекувá. И на тóа саáт си привидé, и óдиши пу нéгу, и му слáвиши на Бóга. И сăто сфéт кá видé, му сă прифалú на Бóга* [MV(K),280].

**прифáти** pf 'даде согласност' ~ *"ќи-тă-ўче", тú: "Hé знáм! ќи-вéлиш. Он ќи-тă ўдре идну-шáмăр; иднăшл'ăкăнúца ќи-тă-удре. Ако тă-ўдре", вéле. И дéтито тó гу-прифáти. Дрўгуто дéн гу-зéва óн* [ДК,140].

**прифтаса** pf **1.**'достигне, се израмни со некого што бил пред него' ~ *ошти не битиса Ѓурга лафот, ети и крал Милош дека лети со кон'от, ги прифтаса* [MC(B,95]; ~ *от мăра час сетни и тојнака си разбуди и, кога виде, ча марифет му чиниха, фати после да ги тера и ги прифтаса на пăтјут. Они удриха топузката... момата га откинаха, али момата са и вăрнала* [V,PM,64] – присуство на адверсативниот сврзник **али: момата га откинаха, али момата са и вăрнала**; ~ *жéната му вéли: "е, ųанúм мăжју, кату гу вúдох сóс момáта пригăрнат, нифтјáх да му рáсипа кéјфот, пўснах нáште дјáца". Кату чў таќá чорбаųиата, станá гóл и бóс да прифтáса деųáта. Кату отúде и тóј дўр нá мáндрата, чобáниту и нéгу гу истепáха* [V,PM,146]; ~ *му вели на јунакот: "Еј побратими, ти не можиш скоро да бјагаш. Ету татку ми на прифтаса, л'у ади ти да си чиниш пшеница, јаз ки сам падарин!"* [V,PM,278]; **2.** 'пристигне' ~ *амéн утúди да фл'áзи у турбáта да му зид'é л'áбут, прифтáса ч'уфч'úјата* [MS,t,77]; ~ *јáхна кóн'у, ги фтáса цáр'у, з'éнт'уфци и ги устáви и*

*прифта́са пра̌вна на мурабе́ту то́ј* [MS,t,35] – уште еден случај на нерегуларности во конгруенцијата: **прифта́са пра̌вна на мурабе́ту то́ј**; **3**. 'стигне на време, кога треба' ~ *сидимт'а́х гуди́ни са̌ напу́лн'ахa и т'а́ за са̌ уж'е́ни, ни мо́гам да ја прифта́сам* [MSt,19]; ~ *ути́ди на гура́та, са̌с фо́рца прумина́, з'е́ мра̌ва мл'а́кци и гу прифта́са гура́та на затфа́ран'ету, му гу ску́мна дизги́н'у* [MS,t,36]; **4**. 'успее да се приготви и да замине' ~ *та́м са̌ разбра̌каха Ѓерма́ни и Булга́ри и са̌ апукли́са нузи́ м'а̌сту, ја́с прифта́сах, си до́јдух тука́* [MSt,2].

**приходи** pf 'си замина' ~ *изважда остро ножче и отсече от нога-та му кабата месо, гу дава на карталите, гу изјават, да така пак гу земаха карталите, ошти две дена и две ноќа л'атаха и гу извадиха на горна бела земја, гу оставиха да приходи* [V,PM,222].

**прихрани** pf **1**.'даде доволно храна, нахрани' ~ *после ручокот тресноваши трохите от софрата на морету; да јуде си научиха три малки риби, дохождаха тамо. Един ден му вел'ат на чобано: "е баштју, до сега ниа бехме загубени, туку ти што на стори туз добро, на прихрани, си нарастохми"* [V,PM,169]; ~ *го пристретна сос много чест. И фатил царјут да му праи поклони до земјата, вел'ајке на чобано: "сполај тебе, господине, што си прихранил мојте деца"* [V,PM,169]; и: **2**. **прирана̌ (са̌)** 'ги задоволи потребите од храна, се прехрани' ~ *рана̌ да̌ са̌ прирана̌ на̌ цела̌ гудина̌ и некуа лира пари* [ME(P),87].

**прихрипне** pf 'скокне преку нешто' ~ *като поминало л'атото, тој пак навǎрвил с чаплоците и, кога прибǎркали пак нǎзи рјака̌ станали л'уде. На врǎштането тој нихтјал да ја прибǎрка, ами терал мјасто тјасно да најде, за да можја̌ да ја прихрипне* [V,PM,286].

**при́ча̣ф** (и: **при́чуф**) adj 'тој што се закача, што прави расправии' ~ *не́ са̌ ва̌рше ра̌бо́та ус-при́чуф чуве́к, де́к д-о́де са́мо ка́вги пра́ве* [ПГ(Га̌р)]; ~ *ус-те́п ни́кuј на̌-мо́ш да̌-живе́е, но́го при́чув чуве́к-си* [ПК,2(88)].

**причесте** pf 'верски ритуал, христијански, кога свештеникот на верниците им дава лажиче вино (пропратено со молитва)' ~ *му-ве́ле: "Ифе́нди, ту́ка и́ма идну-ка̌у́рин за́твур, у́тре ќи-са̌-бе́се. На́шта ве́ра, зна́јш, му-ве́ле, кристија́нцка, тре́ба ја́с да̌-гу-приче́ста̌м, му-ве́ле, пра́ф чо́икут д-у́мре* [ДК,135].

**причику́ва*** impf 'прифаќа, поздравува гости', ~ *и кажу́ваа ви́ки л'у́дите шо би́ле су не́гу, о́ти на Ла́зар му викна́ уф гро́бут, и гу крина́ на не́гу ут умре́ш. Зарди то́а и гу причикува́ле на не́гу л'у́дито, оти му слуша́ле ва́а чу́дба о́н шо чини́* [MV(K),288]; ~ *шо му ве́л'е Ма́рку на Јанкула: [ "триш блазе́ ти, бра́то, су живе́ста[ су шен, бра́то, госте причику́ва"* [ME(P),95]; ~ *на то́а вре́ми, ка си и́диши Исус еме́н да фле́зи на идно́ се́ло, гу причикува́ле де́сет ми́на ке́л'ови, шо стуја́ле у-дале́ко. Да му вика́ле, ем вел'а́ле: Исус Пуве́лин, и пуми́луј на́с* [MV-(K),279]; ~ *ка си лафиле, напкум најгулемата мома рекла: "Мале! Да ма земе царут на син мо жена, ки му пустел'ум и ублечум арно удаите". Втората рекла: "Мен, да ми земе царут на син-мо, арно ки гу причекувум, ки гу дучекувум"* [V,P-M,267]; в.: **пра̌че́ка̌ве**.

**причикува́јне** n 'моментот кога се дочекува гостин' ~ *на причикува́јне [ коа а причику́ват нивéстта* [МЕ(Р),-100].

**причи́на** f 'поради што некоја работа се случува' ~ *и такá гу туриха и нéгу нéтри при женатa, ама у мрă̆чова: еди́н дру́г да си не глéдат. И таја причи́на га прá-ват Турците, за да си не глéдат, та сетни тихи́сова са л'у́бјат, та он, што дáва пари, така остану́ва* [V,PM,11]; ~ *"сто ил'áди, сто ил'áди, јáс, рăчéл, ќо:-зи́мум то:-дéте". – "Зăшó о-сáкиш дă-ти-рăбó-те?" – "Нă-чéдо мéсто, рăчéл, јáс ќо:-зи́мум. Нéмум, рăчéл, јáс дéца, ки-со-глéдум кути-ти́ шо-си-гу-гл'ă-дáл, а шо-вé: причи́нта, ви́ке, јáс не-знáм"* [ПД,144].

**причисту́ве*** impf 'прегледува, прави нешто да биде чисто' ~ *Нáчи* (значи), *на-упáснуста óјмă. Пá óни, па, клăдéли мăртва срáжа нáприт, едéн ту́ка – дру́јќ тáм, óдăт гу-причисту́вăт мéстту. Пá, плус тó, па идин-ку́че лéву-дéсну шéтка ус-ни́х* [БМ(В),192] – во контекстот имаме очигледен пример за нарушена конгруенција: атрибутот во машки, именката од среден род: **идин-ку́че**.

**причуди (са)** pf 'се изненади, се замисли' ~ *царјут отиде на терзиата, му каза; терзиата са почуди и на млого гајле влезе за тоа. Тогас му вели тос гнуснојут калфа: "што мајсторе, гајле имаш? дурде сам јазе". И мајсторот му са причуди, кога и видел, хем и чул така от един калфа* [V,PM,223]; ~ *толку са и причулу това халвациче на гиздавината му, дури и царјут са причуди и мерак чини да иди да гу види* [V,PM,57].

**причудин*** adj 'необичен, чуден' ~ *едно време един катарциа, кату отиваши на гората да бери дăрва, на пăтјут најде една желка млогу причудна, га зема, га товари аф едноту муле, га докара на дома му. Как га кладе аф удајата, от желката сетни излезе една мома* [V,PM,78] – проширена употреба на предлогот **аф** (= 'во'), наместо 'на': **најде една желка ... га товари аф едноту муле.**

**прич'у̂ (сă)*** pf **1.** 'се разнесе глас, се слушна' ~ *така сетне виде паравиди, царјут викна го халвацијченто, му ја даде момата му, му сторeха голема сватба. Са причју на сичка земја, ча царјут момата му ја даде на халвациа* [V,PM,200]; ~ *иди́н друк трăгна ут ибандá да пóј у тóс зинги́нину; сă прич'у́, ч'ă млóгу зин-ги́нин-ји* [MS,t,46]; ~ *и кату ја виде мајка и́, млого са зарадува, хем плакаха и двата: от моминитe очи безер рониши, от устата и́ маргарит са нижиши. Това са причу дур на царјут* [V,PM,219]; ~ *са причу́ на си́чката околи́а тáмо, ча и дошéл еди́н трагóвец млóгу богáт* [V,PM,15]; ~ *така кату са вревиши таја болка, от реч на реч отиде, са причу дур на царјут. Тогас царјут турил тел'али да викат по секој село и по секој грат: кој да знаи таја болка, от дека испаднала, млого мижде има от царјут* [V,PM,194]; ~ *понéже са причу́ло товá до крáј земја, ча тáја жéна е нај-ги́здава, еди́н цар сáкаши да га ви́ди* [V,PM,12]; **2.** 'стане познат' ~ *и кату влезé тóј, и би́л млóгу сáрп и фати́л млóгу харами́и, са и причу́л на си́чката зéмја вéки* [V,PM,27]; ~ *толку са и причулу това халвациче на гиздавината му, дури и царјут са причуди и мерак чини да иди да гу види* [V,PM,57]; ~ *и кога гу*

*извадиха вунка, и бил един личин јунак над јунаците. Зема стрелата и заеднoч гу растури калканот. Тогас са причул на сичката земја сос имја калкандилиа* [V,PM,102]; **3.** 'се претстави (во позитивна смисла)' ~ *самовúлата сегá, за да са причýи на цáрјут, отúде ú му вéли: "цáрју, ти са мóл'а да ми дáдиш вáшто кúло да мéрими алтăните, што земáхми от лозјáта хáк сóс мóј брáт Панóл". И цáрјут са почýди, от дéка тóлку áлтăни фати* [V,PM,140].

**причуен*** adj **1.** 'познат' ~ *6 нидеља без гјинлјук, а дома нека му гина на лјујта работта... ва е причуената турцка ангарија* [ME-(P),73]; и: **2. причујејн*** 'авторитетен' ~ *три минă имăт дел уф негу: Баа-беј, Сали-беј и Саул... – причујејнут банкарин и бугаташ* [ME(P),84]; [ME(P),175]; ~ *тјанака седнала, писала едно писмо на татка ú така: "тате мој, царју, три керки си имал, трите причуени по сичката земја: двете от умот да ги извадиш"* [V,PM,63] – фразата: **от умот да ги извадиш** (се однесува на нешто многу убаво) од други говори ми е позната како: **от умот да не ги извадиш** (што е и пологично).

**пришие** pf 'прикачи нешто едно на друго, со шиење, со конец'; сп.: — на капата на новороденчето ќе му *пришијат: крст* (метален или од дрво), *заманска сребрена* пара и парченце од *близнак трн – чалија* (тоа се две гранчиња наспоредно сраснати); крстот се става да биде здраво и Бог да го чува, сребрена пара да биде чисто како сребро, црвениот конец со кој е пришиена парата за капата значи да биде богато, а близнакот трн – *да не гу урочат лоши очи.* Неопходно е на секоја детска капичка да се *пришијат* сите овие работи, а освен тоа, некои ќе обесат на капата и *амајлија* што ќе ја добијат од оџата (или дервишот) (= суеверие) [ТГ,107].

**прле** impf 'подгорува нешто што има влакна' – свадбата почнува уште во понеделник кога доаѓаат *пусестримите* да *замесат* тесто за 4 леба (*кулаци*), еден за попот, еден за кумот и два за невестата; потоа настанува веселба, некои од присутните ќе истрчаат надвор и секоја ќе донесе по *један куцак* (= заграб) *ражиница* (слама) и ќе почнат да ја палат сламата таму каде што ќе стигнат, поправо таму каде што некои од *пусестримите* веќе исчистиле, исто така една на друга си ставаат под фустанот од запалената слама божем да ја *прле,* потоа си ги мачкат рацете со црнилото од изгорената слама и си ги црнат лицата, особено тоа ú го прават (ја *прлат* и ја *црнат)* свекрвата; додека трае ова *прлејне* во куќата не смее да има ниту едно машко лице [ТГ,159].

**прúш'ка** f 'мало воспалено брумче, обично на кажата на усните'; кај Малецки (од Солунско): 'отечено место на кожата' [MS,s,89].

**пријтéл'сву** n 'кога некои имаат добри и срдечни односи' ~ *и кă-дујдé блúзу гóрнăта зéмна... сă-свăл'ýва. "Сé јác ќи-си óдăм, спулáј-ти нóгу, дă-сă-нáјме пáк кáу-пријтéли, кăќи-дóе рéт, пáк зă-су-тéбе дă-úмме пријтéл'сву"...*

**пријтéл'цки** adv 'нешто што има особини на пријателство' ~ *субрáле пáк пријтéл'цки иднy-тувáр дăрва, гутувáрвăт мăгáрто и си грéде дóма дéтто. – "А бре, сúнко, мáјкă-му гу причéка, а бре, сúнко, шó стóри ти тóлку дéна? Јác éт тă-прижáл'а"* [ДК,149].

**про́ба*** pf 1. 'изврши проверка' ~ *му-ве́ле же́нта: "Мӑ̆жу, слу́шӑј ва́ка: та́ са́ка д-ӑ-на́јдиш ти́. Ја́с ќи-ти да́м слубо́да – о́ди; во́ пе́сукут, му-ве́ле, ва́ пукрӑ̆ј ре́ка се́де. Пу-пе́сукут ќ-о́диш... Ва́ кӑ̆рпӑта цӑ̆рна – нӑве́чер ќ-о- диш". И то́а му-ве́ле: "Ќ-о́дӑм нӑде́јна, же́но дӑ про́бӑм, дӑ-ви́јме иднӑ̆ш"* [ДК,134]; **2.** – **(са)** 'се обиде' ~ *ѓу́птино наме́сто ка́мąн искара́л една́ па́рче си́рне и гу-стисна́л. И уд-не́го и́стина пртиче́ла во́да. И змео́ зема́л еди́н ка́мąн, гу-стисна́л, то́а сą-напрąви́л пра́х, а́ма во́да не́-пр-тиче́ла. Змео́ сą-зачуди́л и кąжа́л дą-сą-про́бат и уф-дру́го не́што* [ВГ-(Мир),272].

**прọбо́де*** pf 'со притисок (или удар) внесе остар предмет пр. нож, во телото на човек или на нешто друго' ~ *нą-ме́стото де́ка шо́ ќе-спија́л о́н, направи́л ọт-сно́п ӑржа́н'е чуве́к и ọд-една́ ле́јка гла́ва и оти́-шąл го́ре нą-тąва́но дą-спи́а. Нą-сре́т но́ќ змео́ сṭąна́л и ус-но́жо не́колку па́ти гу-прọбọди́л* [ВГ-(Мир),272].

**Прова́лен Ка́мен** top. 'место со карпи' (*провален* = продупчен; в. **провали**) [ЛИ,Ми...,178].

**провали** pf 'отвори дупка на некој предмет' ~ *тој тога ги ударил по главит'а с тоӑгӑтӑ, и завчас сӑ фӑрлили в ӑзӑрото, та, от много боликӑ как хрипкали по ӑзӑрото, провалили го, и тиӑ услӑкнали, пак ӑзӑрото истӑкло пра̑з дупкӑтӑ и пра̑з срӑд градо* [V,PM,291]; ~ *му вели: "а бре ахмаци хем будали, хич клавам јазе на калпакот ми пари?" Отговориха другите: "ами братко, кату сми слепи, дека да ги клавами?" Пак тој им вели:"јазе, братќа мои, ету провалих кривакот ми, гу сторех сос дламбока дупка, та тука нетри ги клавам алтуните"* [V,P-M,189]; ~ *един ден кату излезоха на едно поли сос млогу бегови да играјат џиритите... една стара сиромашка жена промина прет негу и носила стомна сос вода аф рамото ѝ. И тојнака, кату фӑрли џиритут, га провали стомната* [V,P-M,71] – употреба на предлогот **аф** (< **въ**) кога укажува дека нешто се наоѓа одозгора врз нешто, наместо предлогот 'на': **носила стомна... аф рамото ѝ** (м. 'врз (на) рамото'); и: **прува́ле** (пр. *сӑс сфр'ӑ̆д'ąлу*); ~ *сӑ-прувąли́ те́нџӑрто* [ПД(116)]; ~ *и з'е́ват двами́на ду́ш'а пуина́ фитифти́ра и ут крӑ̆хч'а на крӑ̆-хч'а прува́л'ат ро́пки* [MS,t,3]; ~ *нив'ӑ̆стата му вили́: "ама́н, мӑ̆нџ'у, шо́ за сто́риш', за прува́лиш' бӑ̆нч'фата"* [MS,s91]; ~ *ку́что ко́пе тиме́л'о кулку ма́что дӑ-вле́зе, дӑ-ви́де ко́ј и́ма у-та́а згра́да. Прували́ло ку́что тиме́л'о удӑ-ѕӑ̆т, ма́что фле́ве уф-нӑ̆тре, флива́јќи то́о ма́что уф-нӑ̆тре гле́де та́м адни глу́хци, адни ми́ше сва́дба пра́ват* [ПК2(264)]; **2.** – **(сӑ)** ~ *са́ке нӑ-то́о цре́по дӑ-му-сӑ-прува́ле не́ка дупка, ич не́ исте́чуве во́ота, зӑто́о чимре́е мискимбре́то* [ПК,2(89)]; ~ *сӑ-прувӑли́ те́нџӑрто, те́че, са́ке ма́лко кӑла́ј дӑ-гу-кӑлӑјди́-сат. Оште сӑ-кӑжу́ве: мо-прувӑли́ гла́вӑта. Е ка́к гу удри́х, мо-прувӑли́х гла́вӑта* [ПК,2(240)]; 'се направи дупче на кората од брунка, односно на чир од каде што ќе истече гнојта' ~ *смичо́к сӑ-ви́ке кӑту бру́нкичка нӑ-о́кто, чи́рче, кӑту бра́дувичка, дуде́к сӑ-прува́ле ќи-тӑ-бо́ле, по́сле...* [ПК,2(240)].

**провејуве** impf – кога се вари **пик-мезут**, домаќинката **гу провејуве**, со лажица го вади горниот слој, и истура во вид на капки на земјата, доколку капката не се расплинува,

туку останува цела, тоа е знак дека **пикмезут** е сварен [ТГ,356].

**проглед** m 'кога нешто се восприема преку очите' – изр.: **прогледот му си земá** (= кога некој ќе се "избезуми" од погледот на нешто многу важно, односно убаво) ~ *тогáј харамиата му земá кривáкот и побегна оттáму, та га занéсе у домá му. Кога гу отвори́ кривáкот, што да ви́ди? Прóглендут му са земá на харами́ата от жилти алтуни* [V,PM,189] ~ *излела девојката, да помети рамни двори еден ден. Проминали кралски сеизи приз рамно ѝ двори, да напујат бăрза кон'а, и видела сеизиту на девојката. Шјаштисали, штото прогледот му си земá;* ~ *кату отвореха удајата, видоха, една мома имало зографисано тамо, штото на земјата таквас да нема втора. Кату ја виде царјувото дете, падна тамо кату умрјант, прогледот* [V,PM,232] (Ст. Романски си поставил прашање дали *проглендот* значи 'проклетиот' (?) [V,PM,558]; сепак мислиме дека се работи за превид, т.е. дека реченицата не е завршена, а би требало да гласи: *прогледот му си земá*, како што е во претходните контексти, но тој веројатно немал увид во тоа).

**прогледни*** pf 'управи поглед' ~ *прогледнá на гори кадé дăрвоту и, когá видé хáрно, дăрвоту е бúло ... пăлно сос драгоцени и млогу скăпи кáмини* [V,PM,7]; и: **прогленда** ~ *дек си чудиха, и дошел един лекарин, го виде и му рече на царјут: "да има от пиле млеко да го намажете, ке прогленда". Тогај двете зентјуви кинисаха да хождат да брăкат от пиле млеко* [V,PM,160].

**продаде́** pf в. **прудáва** (= даде нешто во противвредност за пари) ~ *порача на жената му, неговата пушка да га не продаде́ на друг авџиа* [V,PM,-40] – во текстот одново имаме интересен ред на зборовите: глаголот и кратката зам. форма се разделени со негацијата: **неговата пушка да га не продаде́**; ~ *влева нетри жената му, си заклушта нетри, са искри. Га дојде арапинот отвăнка, што да види: ниту алтуни има, ниту от жените му подна има, сал сандукот стои тамо. Гу здигнова сандукот отаму, ... гу занесе на Солун да гу продаде* [V,PM,235]; ~ *дéсет корáби, ги напăлни́ стóка, му дадé и еди́н прȁв гимиџи́а и гу прати да гу продадé оновá имáни и да си вăрни назáт* [V,PM,13]; ~ *такá га извади́ха кȁштата на тел'áл да га продадáт. Тел'áлот ви́каши по чарши́ата, светóт артири́соваха* [V,PM,18]; ~ *татковото му имáни около две-три годи́на гу продадé, гу изјáди сос побрáтимиту му и сос посестримки́те: тој останá кату прóсик гол* [V,PM,7]; и: прудад'é* ~ *му вили́ ... : "т'éс ш'ту за дóјат, ни прáви да сă пикáја у инó ш'иш'é да за му гу прудад'éми л'ȁк на т'ȁх"* [MS,t,36]; ~ *и ч'áками с'éтн'ạ туџ'áрин (éмборус) за да дóј да гу укýпи и ни да гу прудад'éми* [MS,t,5]; ~ *магáр'ạту да гу закáраш' на пазáр'у да гу прудад'éми* [MS,t,55]; ~ *ни имáш'и л'áп за да ги схрáни тајфáта, си ја прудáди кȁш'тата на н'éгу и т'á си стóри инá кули́ва* [MS,t,48]; ~ *фтáса пампóр'ут дрýгајут д'éн' у Амéрика, прудáдуха сул'та* [MS,t,86]; ~ *Бужано, моме, Бужано,[ Бог да јубије татку ти![ што си прудаде чифликут,[ двеста погуна ливади,[ триста погуна угаре* [ТГ,92]; ~*"чунки си ашик за мене,[ дил имиш мирак пу мене,[ камо ти*

*којна сус тебе!?" – "јас имах којна сус мене,[ си гу прудадех за тебе![ дур да са најдум сус тебе* [ТГ,328]; односно: продај ~ *Танка Арнаутка излизе на пазарот, тури един тел'ал и викаха, и така не испадна никој луд да продај керка за многу пари* [МС(В),93].

**продвикне** pf 'извика силно' – според легендата *Св. Трипун* кога го режел лозјето слушнал женски глас како пее и *са продвикнал: ох, ох, ох!* Потоа режејќи го лозјето со срп, од невнимание си го пресекол носот. Народот верува дека Господ го казнил затоа што се *продвикнал* на својата сестра мислејќи дека е туѓа жена [ТГ,29]; сп. сеќавања за **русалиите** – кога **русалиите** ќе стигнат во некое село, ќе се пријават кај кнезот, попот и питропот и ќе замолат да им биде овозможено да играат во селото. Додека се кај црквата, попот ќе ги благослови а тие редум ќе излезат низ црковната порта и пред портата ќе одиграат 2-3 *русалиски* ора – пред да почнат да играат водачот на групата малу ќе потрча, и сите други по него, и откако ќе ги вкрстат ножевите и ќе ги удрат малку да ѕвекнат, ќе *се продвикнат: "Охохохохо!!"* Потоа почнува играта [ТГ,224]; ~ *му паднала на Јуванче дури тешка дремка;[ што си веле ем гуворе Попово Јуванче:[ "Ванѓелино, Ванѓелино моја прво л'убо,[ да ми викниш една песна, Ванѓелино мори,[ малце речувита џанум ного гласувита;[ белким дремка, Ванѓелино, ки размине, мори".[ Ванѓелина атрџијка, атр не скриуве,[ си извика она, грејна, една лепа песна,[ се продвикна, Ванѓелино, Попово Јуванче* [ТГ,40] – во контекстот го среќаваме лексичкиот архаизам **леп** 'убав', познат нашироко во јужните егејски говори, особено во југозападните, сп. во Костурско: **лепа чупа** (= убава девојка); и: в. **прувикне**.

**про́едрус** m 'одговорен, тој што има власт' ~ *ви́кна с'е́луту да гу пш'ифи́сат и да гу зва́дат про́едрус на кра́тусут* [MS,t,86].

**проз** praep 'укажува на премин низ некаде' (в. **прис**) ~ *и хи ре́че: "Л'у́бе, ма́лка мо́ме, мо́е весели́у, на ску́та ти ма́лку шта задре́мам, та да гле́даш прос* (sic!) *зла́тна пенжју́ра, аку да ви́диш от на́зи ба́рчи́на да са подаде́ н'а́ква мӑ́гла, и на че́са да ма ру́каш* [V,PM,260]; ~ *и о(т) три дни се́тне́ са е́ви адин чјол'ак на окното́ и ру́кна: "Побра́тимје на́ ти за захме́те и за мл'акуто, што́то ма хра́нешје!" И фӑ́рли про́с* (sic!) *окно́то адна́ заши́ена то́рба и ште́ше сабри кӑ́штата, като́ фӑрли́ то́рба́та* [V,PM,261] – формата **проз** м. 'през, низ' е позната не само во јужните туку и во други говори, но тоа не му било познато на редакторот на Зборникот и затоа запишал: *про́с* (sic!).

**прозорец*** m 'отвор на ѕидот за да влегува светлост', в. **пенџере** ~ *одеки по конецут, утишла на колибата кӑде момата. Момата затворила вратта. Самовилта и́ рекла: "Пушти си прӑстот низ прозорецут!" Момата си гу пуштила. Самовилта и клаве един прӑстен и умире момата* [V,P-M,269]; ~ *и де́тто зӑ-една́ нӑ-де́л'а вре́ме, о-иска́рувӑт ут-ко́жта: сӑ-истинчи́ла та-ко́жа ут-ку́чишкӑта пе́пӑл. И излéве нӑ-прӑзо́рӑцо, пуми́нувӑт не́куј де́ца, им-ве́ле: "Слуша́јте де́ца, уде́јте дӑ-му-ка́жте нӑ-ца́ро: до́ктуро гу изл'ӑкува́л де́тто"* [ПД,149].

**прọзо́рче** n, dem., в. прозорец ~ *му ве́ле пе́тјут* (погрешно пишува: 'нạпе́тјут'): *"Ја́с мо́жăм дạ-нạпра́вăм една пала́та ка́ква са́кăм, су-то́лкăву прọзо́рче, су-то́лкăва ду́пка"* [БМ(В),195]; ~ *ви́кạ: "Пре́ку џа́мчитọ, ви́кạ, пре́ку прọзо́рчитọ влѐзе, ви́ка, еди́н гắлạп и-ми-се́днạ нạ-ра́мọтọ, пọпра́вọ нạде́снọтọ ра́мọ да́же, ви́кạ, и-а́с, о́п! дạ-гọ-фа́тạ и-о́н си-ле́тнạ, искọчи ọд-прọзо́рецо"* [ЛС(К)111] – веќе истакнавме дека гл. **искочи** 'излезе' го немаме сретнато во материјалите што ги користиме; ~ *ка-са-разбуди́л пу́ле – же́на не́ма. Са-пушти́л пу-зе́мја дạ-ло́ва, дạпа́ла. Не́ма. Пу-не́го де́-бре, де́бре, пре кра́ја и-фта́са и та́м ќи-ј-пупре́че. И то́гăш му-ве́лẹ: "А јде, ти пра́ви-а пала́тта су-аднато́лкăва прузо́рче"* [БМ(В),196] – очигледен пример дека категоријата род во долновардарските говори е сериозно засегнат: **су-аднато́лкăва прузо́рче.**

**про́јде** pf 'замине, отиде' ~ *Сто́јна бắли кра́ј Вạрда́ре,[ Ва́рдạр до́јде, про́јде,] јọдзе́ Сто́јнạ нạдо́лу,[ нạдо́лу кăндắ р'ắкạтạ,[ чọба́н па́се ста́дọтọ,[ те́шкọ ста́дọ белиџкọ,[ Сто́јнạ му вели́-гọ́ри:[ – "Јо́ј Чọба́нче, хајва́нче?[ Извạди мо́мạ о́д бắл Ва́рдạр,[ Јọдне́си ја у дọма́ и́"* [ПсС(З),75].

**про́јма** f 'пладне' ~ *на про́јма за пу́сна о́лувету да пладн'а́т* [MS,-t,65].

**прокефалџиа** m 'во свадбениот церемонијал учествуваат две деца кои што најавуваат дека ќе се оди по невеста; нив невестата ги дарува со перници (оттаму и називот)' ~ *така отварјат удајата, влеват тиа двете деца. Нивјастата им бакнува ранците хем и дарува двете по една перница. Тиа двете деца са именуват прокефалџии* [V,PM,249]; Романски со право истакнува дека се работи за превид во именувањето: **прокефалџиа**, бидејќи називот е изведен од **проскефало** (= перница), па оттаму и заглавниот збор треба да гласи: **проскефалџиа.**

**про́киш** m 'само од себе потквасено млеко, без да му се стави маја' [ПК,2(89)].

**прокле́т*** adj 'кога некој е проколнат, кога е под клетва' ~ *до́јранските мо́ми кре́хто се-сме́јат,[ кре́хто се-сме́јат и на-Го́лаш ду́мат: "Ој ти Го́лаш, Го́лаш, пла́нино прокле́та,[ во те́бека Го́лаш тре́ва до-раме́на,[ тре́ва до раме́на,[ кра́фје до-коле́на* [ПК,2(89)]; ~ *прокле́ти ни́а чове́ци, штоту крада́т или зему́ват чу́з ха́к* [V,PM,28]; клетви: **коранут да ти е проклет** (= да немаш среќа во семејството и во поколението) [ТГ,320]; **уу-у, прукле́то дă-си, ка́к сă-зăвắрниш до́ма, ка́ ќи-гуво́риш змиј и гу́штăре уд-у́стта дă-ти па́ѓат** (= со овие зборови бабата го проколнала девојчето оти не и́ дало вода да се напие).

**проклăнан** adj 'тој врз кого е фрлена клетва' – народот верува дека е **проклăнана** онаа куќа во која не влегуваат ластовички и преку која не летат штркови, оттаму и изреката: **"Куќа биз ластавички, куќа биз здраве"**, а ако дојдат нови ластовички, тие што не биле минатата година, се верува дека ќе им дојде нова среќа: *"Нови ластавички, нов касмет"* [ТГ,386]; в. **прикăлнат.**

**прокопиа** f 'среќа' ~ *царјут, как гу виде така пожален, фати да му вели: "ади, зетју, немој имаш гајле! Тинака не помниш, каков татку имаши, ама сос твојта прокопиа за три или четри години си добил сос кила алтăни"* [V,PM,51].

**пр́оќопса** pf 1. 'успее (во нешто), се усреќи' ~ *т́ој ја ѓони: "м́ан' ми сă ут́ук! т'́ес м'ą наст́исаха да с'ắ т́ој за м'ą пр́оќопса!"* (иронично) [MS,t,37]; ~ *но тинака некоја богатска мома да не земиш, туку брат ти, што има една хизмиќарка, она да га земиш, ча она има кăсмет... ама за твој кăсмет аку купиш, да знаиш, ча нема да прокопсаш* [V,PM,85] – остатоците од падежниот систем кај заменките во овие говори не функционираат; сп. веќе споменатата употреба на номинатив **она** наместо формата за прав предмет 'неа': **има една хизмиќарка, она да га земиш** (м. 'неа да ја земиш'); ~ *ала татко и ја прибера, ја спанди, вел'ајке: "калек ки дојди на кавгата с мене и јаз да прокопсам"* [V,PM,159] – во иронија; и: **приќопши:** ~ *господ́аро му в́ели: "нем́ој ј́азăк ч́иниш на т́иа д́еца, л'у ́ела ј́азе да ти д́ам харчл́ăк за душ́ата ми, да гу п́ушташ тов́а по-гол́емото д́ете н́а гол́емите скол́ии, да приќопши"* [V,PM,149]; **2.** 'одгледа, исчува' ~ *чорбаџ́иата кату са вăрнаши от хаџил́ăкот, кон́ак чин́и н́а чоб́анските ќăшти, гу вид́е момч́ету да е мл́огу проќопсану, ги пита на чоб́аните и му в́ели: :"господ́ари, в́ашо и тов́а дј́ате?" И ́они му вел'́ат: "тов́а дј́ате, хаџ́иа, н́е и н́аш, ... гу зем́ахми и н́ија гу прокопс́ахми"* [V,PM,146] – нерегуларност во родовите опозиции: **тов́а дј́ате,...н́е и н́аш.**

**прокопсан** adj 'успешен, добар' ~ *за вилеетут пари на можиши да артиса да пусни и ниту можиши на вилеет да иди, кату другите мајстори. Жената му беши прокопсана и родила едно момче, гу нарасла и гу пушташи на скол'уту да са учи* [V,PM,86]; ~ *чорбаџ́иата ... гу вид́е момч́ету да е мл́огу проќопсану, ги пита на чоб́аните и му в́ели: "господ́ари, в́ашо и тов́а дј́ате?" И ́они му вел'́ат: "тов́а дј́ате, хаџ́иа, н́е и н́аш"* [V,PM,146] – присуство на сврзникот **да** со декларативно-интенсионално значење наместо 'дека': **гу вид́е момч́ету да е мл́огу проќопсану** – за ова поопширно во граматичкиот дел.

**прокопсова*** impf, в. **пр́оќопса** ~ *един ден кату ходиши на нивата, излези кăсметјут му прет негу и му вели: "господине, што така са мăчиш напразно? Не гледаш ли, ча не прокопсоваш?" И тојна(ка) отговори: "што да чинам?" Пак кăсметјут му вели: "да идиш да земиш едно вреке и тука да дојдиш"* [V,PM,82-83].

**пр́олет** f 'годишно време што доаѓа по зимата (од март до мај)' ~ *да ми дун́есиш два кл́аса жит́у, и ј́ас да зн́ајам, ќога е пр́олет* [МЕ(Р),94]; ~ *прăкăр́аме т́аа з́има т́ам, в́икме: "Нă пр́ол'ăт ќи-с-ј́одме, ќи-ш-ј́одме, сă-ст́опле, ќак д́е-ј ќи-с-пудр́еде". И тăќа, тăќа, устăн́аме т́ам* [ПК,2-(Мор–219)]; ~ *кăде-н́аска дв́а-пă-ти и-стр́ижăме. П́ăрвăта в́ăлна а-в́икăме* **ст́ара в́ăлна**, *с́ега пр́ол'ăтта шо-ки-сă-стр́ижат, а вт́орăта пă, ́есăнта стр́ижăна, та ја-в́икăме* **ј́арина** [ПД,157]; ~ *ц́инка е п́иле з́имăта шо в́ике:* **ц́ин, ц́ин, ц́ин**. *Зн́ам от др́ујсте ́и в́икăт* **с́ипка**. *С́ивичка-ј, а т́ук ́има б́ел герд́ан. Обично з́имăта* **ц́ин-ц́ин**, *а с́ега нă пр́ол'ăтта* **ц́и-ц́и** [ПД,126]; ~ *т́аа з́има ни-дăв́аа јăд́ене, нă-шл́ен п-́адно ќило л́еп ни-д́авше ц́аро уф-С́афја ќа б́име. Уф-адн́а ст́аја ш́ес фăм́или с́едăхме. Н́ого нăр́от. Т́ам бąѓахчто, кут н́екуј ц́игăне ќак сă. Ти ќи-с́едиш т́ам нă-т́о ќ́оше, ј́ас т́ам, т́о т́ам. Ш́ес ќăшти сме сид́ели, ш́ес фăм́или. На-Питр́овдин н́ели биѓаме и дуј́де*

**пруштавија** f 'опростување на сторени греови' ~ *бил един лош арамија, што е утипал 99 души. Така живуваќи, бактиса, па утиде пра един дуовник да са испуведе и да гу пите има ли пруштавија за него. Дуовнико му риче оти за него нема пруштавија, ама нека гу уставе воја занајат, нека са моле на Госпут, па може ки му просте* [ТГ,146].

**пруш'тин'é** n в. **пруст'óвани** [MS,s,91]; и: **пруштавија**.

**прчка** f, в. **прăт** ~ *ка се вије, ка се крше,[ куту прчка миндалова,[ дури на којн не си вѓаје,[ на зингији не си стрпке,[ дури узда не си држе,[ седло му е шикосано,[ зинѓији са пузлатени* [ТГ,177].

**прштила** pl. 'врвките со кои се стега **ираму (престилката)**' – ако се случи *прштилата* сами да се разврзат и *ираму* да падне, се верува дека во тој момент некоја нејзина роднина (или пријателка) се породила [ТГ,366] – суеверие.

**прăбăрке** pf, в. **прăбăркуве** 1. ~ *прă-бăркáла уф-стóмните, нéма вóда. И кóга а-видéла жéнта óти си-легнáла миѓу-дéцăта, си- ричéла у-сéбе: "Ах мóре, jác с-излăжáх кá-тă-пуштúх пу-крóс-но. Нóго тă-прăучúле тéбе, úсе jác ќă-тă-нăýчаах кáк сă-рăбóте спрути-срéда"* [ВГ(Бог),276].

**прăбăркуве** impf 1. **'пребарува'** ~ *флизé и зé да-прăбăркуве нис-куфчего* [ПК,2(89)]; 2. – (са) 'се меша во туѓи работи' ~ *óн сè знáа, уф-сè са-прăбăркуве...*

**прăв** adj 1. 'во некаков редослед кога е напред' ~ *гу услубóдăве грáут ут Карá-Циндéм. На ýтрăта дéн си-ǰ зăвóдăве двýјцта. И вăрзýве за-кóјнут сус-синџúрто, сă кăчýве óн на кóјнут и кинúсăве. Оде дéк а уставú прăв-нăта дујнá-ѓузилúјка* [ИГ,114]; ~ *едúн мăш и жéна нимáле дéца. Фтó-ра жéна му бúла на тóа. Ут пăрвата имáл дéте и мóма* [ИГ,108]; ~ *тогас тој вели на нивјастата му: "варај, парво л'убу, ету глендаш тос самовила, што јди тука: тебе тој за ти везми, мени ки ми изјади"* [V,PM,226] – случај на нерегуларност во конгруенцијата (именката од ж. род оди со заменка од м. род): **ету глендаш тос самовила**; 2. 'најпознат, најбогат' ~ *да знáеш, ча ми е татку ... којто е прăв џифа-ирџúа, и не, што ми вéлиш, нé сам кадăр да глéдам таквá жéна* [V,P-M,12]; ~ *"Ка е арно Госпуд нека даде!... Сус радуст темел' са удире; сус радуст да са пукрије, сус радуст оѓин да са навале! Сус радуст госте да прачеке, сус радуст госте да испрате!... да им се пите уцакут,... уцакут да и са лаге! Првна да са лаге!* [ТГ,296]; и: **пăрв*** ~ *фăрли прóс* (sic!) *окнóто аднá зашúена тóрба и штéше саóри* (собори) *кăштата, катó фăрлú тóрбáта. И што да вúди ф нée? Што бјéше пăлна парú. И тогá са восрáдова охчéре, и зúма парúте и стáва пăрф на сéлото* [V,PM,261]; ~ *послушаха на старојут човек, отвориха портата; ету и това дјате, што вел'ахми понагори, промина, гу фатиха, гу сториха цар. Тогас кату чуха братите му, отидоха при него: стрјаднојут са чини гинирал пăрв, а најмалкото са чини паша* [V,P-M,231]; ~ *е тá, пéсна нá кажý-фше учúтăло адно врéме к-óдăх нă-пăрво удлéние, н-учлúште. Кут-кă-óдăхме, аднá гудúна двé удú и тóлко бúше. Сéтне учúтăло ни-кăжувá и дрýги кумúтски пéсни, áма нă-мó-жум, нé знáм* [ПК,2(253)]; односно: **пéрв** ~ *господáрот позná и заеднóч*

*ня́правú дрýги магазúи и гу извадú чирáк на писáрат, му дадé и пáри сирмаé, и такá гу ѝзвадú дéтето, гу проминá пéрв писáр* [V,PM,153]; 3. 'најголем' ~ *нáшто céло сă-вúкше Мурáрци. Твá бúше гулéмо céло. Уф-укóлита бúше пăрво. Трúста и-пéăсе кăшти бúше. Сè кристéне, нéмше нúкаква дрýга вéра* [ПК,2(215)]; 4. 'добар мајстор' ~ *му направú дéсет корáби, ги на-пăлнú стóка, му дадé и едúн прăв гимиџúа* [V,PM,13]; в. **прăвна** и **пăрвиј**.

**прăва́лин** adj 'нешто, предмет на кој има отворено дупка' ~ *лóке вóда алúс прăвáлин* [ПК,2(151)].

**прăва́ре** pf 'престигне, стигне порано, пред другите' ~ *то· бúше кăзăл-шúш, áма дăлáк му-вúка· тýк. Кă-зăлшúш, ус-áдна úгла ќо·-чúне, ќи-му-тýре адúн тос, ду-тáм éј. Сéкăде излéве, тýк излéве, тýк излéве* (покажува на различни места на телото), *и уф-нóсо излéве. Кăту чúр е. Кăзăлшúш, то· е лóшо нéшто. Ако нă-мóјш до·-прăвáриш сăто тéло ќи-т-јо-фáте и гутóф-си* [ПК,2-(239)]; ~ *áј дą-пувáркиме дă нé нé прăвáре* (или: **прăсти́гне**) (= да побрзаме да не стигне пред нас) [ПК(Крец)]; обичај: – пред да дојдат сватовите кај невестата *пусес-тримте* ќе донесат еден *кулак* (специјално месен леб), со кој ќе ја канат *нивестта*. Овој *кулак* треба сиот "до залак" да се изеде, сватовите *да не праварат* [ТГ,174]; и: **прива́ре*** ~ *та тóј úскашја да та грáбне, пак јá, óти му надвúвам и привáрих та тá обзéх, и сегá тóј ма млóгу гарезú и тéра колáј да ма отрéпе* [V,PM,260]; ~ *и катó навăрвúло дéтето, на крáј касабáта, слáхал са еднó ќосé да úде от лóф, та му рекăл: "Дóбра срéшта!" А дéтето ни му отговóрилу. И ќосето што да прáви, отишéл по едúн дрýк пăт та го привáрил и пáк му рекăл: "Дóбра срéшта"* [V,PM,256].

**прăва́руве** impf 'престигнува некој што бил понапред', в. **прăва́ре** ~ *пу-пăто óде, вăрзáл-гă тáа кубúлта нă-нéкуј дăрми, нă-нéкуј бăúр. Ближнáл пăрстăно, áј го кóјно, кáк му сă-кáче и прă- вáруве. Вујнáта кá гл'ăдáла, сă-чýде, н'о· знáт кóј éј* [ПК,2(231)].

**прăве́но*** adj 'сторено, приготвено, уредено' ~ *вúка идну-дáскăл, му-вéле: "Слýшăј, вúа дéцăта уд-ýтре ýчăт. Ќ-и-ýчиш ду-двáјсет гудúни. Нáдруф нé! Има мéсто прăвéно. Ќи-јáдăт, ќи-пúјăт-нăтре* [ДК,130].

**прăви́де** (и: **приви́де**) pf 1. 'почна да гледа, некој што бил слеп', в. **прăви́дуве** ~ *и-јóн рéкąл: Афéндо, да разглéдам. Исус ричé на нéгу: Обиди, вéрата тфóа ти лекувá. И на тóа саáт си прăвидé, и óдиши пу нéгу, и му слáвиши на Бóга. И сăто сфéт кá видé, му сă прифалú на Бóга* [MV(K),280]; 2. изр. **виде́х, прăвиде́х** (= бев принуден) ~ *Пу-аднá нидéл'а дигнáме-сă зă-Дóјрăн. Нă-прăкарá на-Дóјрăн. Уд-дéме уф-Сфúт-Илúцката цăрква. Тáм мáјка-ми умрé. Устанáме: петгудúшна сéстра, áс и гудинáк брáт. Видéх, прăвидéх, нă-чéдо мéс-то, шо вúкме нúа, дăдéх гă сéстрă-ми, дадéх-гу и брáтчито* [ПК,2(359)]; ~ *нúą сјáа нéјки- ме дă-фáтме тук нéкаа пóсалáм кăшта, мúслиме дă-сă-вăрниме пáк дóлу. Сéдме тáм нă-мирáта. Арно-ама видéме, прăвидéме сă-бутнáме уф-áдна вирáн кăшта* [ПК,2(Ним–261)]; ~ *ќи-дóо, сýх лéп нă-вéчăр, ќ-óде дă-пáсе óфци нéма јадéне, óни сă-нăјăдéли, нéма нúшто нă-нéго. Видéл, привидéл, си-*

*зи́ме, ди́гне шѐјчто, ту́к дујде́л, прă̆та́а сна́а. Оти дујде́л, не́јќат дасă̆-ви́ит* [ПК,2(Иц–287)].

**прă̆ви́дуве (сă̆)** impf 'почнува да гледа тој што бил слеп' ~ *во́а знạја́л и гă̆лă̆бско да гуво́ре... и ти́ạ гă̆лă̆бто си прă̆кă̆жуве́ạле: "Дạ му пу́штиме ạдно́ пе́ро, дă̆ си-ј че́пне о́чте, ќи пуле́дне". И му пушту́вă̆т ạдно́ пе́рце и во́а, ала́ќи, гу нă̆јду́ве, си чипну́ве адно́то о́ко – му сă̆ прă̆ви́дуве* [ИГ,114].

**прă̆ви́кă̆ве** impf 'гласно извикува' ~ *и́де пă̆јто́нут нạ ме́стто, зạпи́ре, гуле́мцут гу прă̆ви́кă̆ве ура́чут: "ќи-м-гу да́јш то́а де́тто нạ ме́не. Ко́лко па́ри са́киш ќи-ти да́дум"* [ИГ,111]; в. **привика**.

**прă̆вна** (и: **прă̆вни**) adj num (m || f), в. **'прă̆в'** 1.~ *ја́хна ко́н'у, ги фта́са ца́р'у, з'е́нт'уфци и ги уста́ви и прифта́са прă̆вна на мурабе́ту тój* [MSt,35] – во -текстот среќаваме несоодветна конгруенција: **прифта́са прă̆вна на мурабе́ту тój;** ~ *пуртукала́та хич' и ни удрумо́ни, сă̆с умо́ си р'е́ч'и: "о́шти прă̆вна в'е́ч'ер, гл'е́дај ш'то ми вили́"* [MS,t,29]; ~ *пак сă̆ фă̆тат да игра́јат кума́р'; пак гу па́ти куту́ прă̆вната па́тка, му ги з'е́ха пари́т'ạ* [MS,t,9]; ~ *се пуфтуру́ват две́те прă̆вни ре́дишта* [ME(P),95]; ~ *семиту прă̆внă̆тă̆ гудинă̆ гу давă̆ бегут, напкум сă̆ чинă̆ купцку* [ME(P),87]; ~ *ут имиштă̆ нă̆ ва рă̆мнинă̆ ṣакă̆ да се знаат вијă̆ тритă̆... прă̆вниту ј зă̆ полјту узгорă̆* [ME(P),80]; ~ *да́ли си чу́ла, рạзбра́ла,[ от ќи тă̆ те́бе јуста́вạт,[ оти не́ си ју́бава,[ като прă̆вната годи́на,[ и повто́рната нидѐл'а?* [ИГ,107]; сп. **прă̆мна л'ап; сп. обичај:** – кога родителите на девојката и на младичот ја договараат свадбата се прави веселба со јадење, пиење, се прават колачиња и **прă̆мна л'ап** ~ *на четвă̆рток рано зентјут ки икалеса десетина моми, и роднини и нероднини. Сички ки дојдат, за фатат да месјат колачинта, и тaja, што ки мјаси, да е дева сос мајка, сос татку... онаја дивојка за надјани от зентјут фесот... за пејат песми свадбарски, прајат много колачинта шарени и един гол'ам л'ап, којто се вели* **прă̆мна л'ап,** *това што ки го поклонуват на нункото* [V,PM,246] – во извадокот имаме употреба на предлогот **от** со значење на посвојност: ... **онаја дивојка за надјани от зентјут фесот** (м. 'на зетот фесот').

**прă̆вни петли** 'времето пред да се зазори' – штом ќе запеат **првните петли** значи дека заминала сред ноќ (или **пракршила**) и дека се ближи зора. Сп. верување: тогаш, штом ќе запеат **првите петли** исчезнуваат и **лушутиите** (= злите духови) и тој што сака да патува може слободно да се движи. Народот верува дека ако сепак петлите запеат на **полноќ** а кучињата лаат тоа е знак дека ќе дува ветар. Кога петлите пеат а сѐ останато молчи тоа е знак дека ќе заврне дожд, ако пак во тој момент магарето зарика значи дека некој ќе умре [ТГ,10]; сп. уште: *ваја застра станаме рано уште ка фатија првни петли да пејат* [ТГ,17].

**прă̆вно** adv **в. прă̆ву** ~ *прă̆вно дујде́ све́курут. Мă̆ ариса́ сус ву́јкото нạ мо́мчто. Нạ нидѐл'та дујде́ мо́мчто. Сă̆ глида́ме сус не́го* [ИГ,116]; ~ *ќи зи́мă̆т една́ бе́ла ри́за, то́ѓи ќи-ị пре́гнă̆т, ху́мут; уф една́ ча́ша ви́но, ќа а нă̆пă̆лнạт, ќи пу́штă̆т па́ри уф нă̆тре. Ут ви́нцто ќи да́де прă̆вно на мо́мчто, на́пкум на нinfo ниве́стта* [ИГ,117]; сп. изр. **првно да апнат умрини души** – верување: ниту една жена нема да вкуси од првите

плодови, особено од овие од своја бавча, додека *не раздаве за душа*. Првата лубеница од бостанот мора да се подели *за душа*, било што да се случи, бидејќи треба *првно да апнат умрини души*. Исто така кога се точи вино или ракија, прво ќе се истури малку на земјата и тогај ќе се каже: "*Нек са напијат и умринте*" [ТГ,33].

**прӑ̆вноДјáк** m 'црковен великодостојник' (од религиозната терминологија) ~ *на Свéтиц прӑ̆вномýчник и прӑ̆вноДјáк Стéфан* [MV(K),306].

**прӑ̆вномýчник** m 'маченик, светец' (од религиозната терминологија) ~ *на Свéтиц прӑ̆вномýчник и прӑ̆вноДјáк Стéфан* [MV(K),306] – во текстот среќаваме нерегуларна замена на големата носовка со **у**: **прӑ̆вномýчник** – несомнено се работи за црквенословенизам (веќе имаме истакнато дека нормален рефлекс од споменатава носовка во овие говори е гласот **ӑ**, сп. **мӑка**).

**прӑ̆вноро́дник** m 'првенче, првородено дете' ~ *да ка станáл Јóсиф ут сóнут, чинúл катý как му пувел'á А нгелот Господúнов, и а зéл жéната му. Да не а знáиши на нéа вúки, дýри си рóди дéтито прӑ̆вноро́дник, и му кажá на úмито Исус* [MV(K),-305].

**прӑ̆ву** adv 'прво, најнапред' ~ *гу пúта прӑ̆ву ч'убáнину: "ти ш'тó р'éч'иш' за тáс фóтуграфúја?"* [MS,t,25]; ~ *с'éднува бáбата на круснóту, з'éва инá прӑ̆нчки и фáш'та с'ąфт'é, с'ąфт'é ('прӑ̆ву, прӑ̆ву') да навúва* [MS,t,7]; ~ *т'ут'ýн'у за да сӑ с'ӑ̆ј тр'ӑ̆бува прӑ̆ву да гу с'ӑ̆јми с'ӑ̆м'ąту* [MS,t,4]; ~ *гu нарéвами прӑ̆ву прӑ̆нч'киту, му прумúнами на с'áкуј прӑ̆нч'ка и инó карýлч'а* [MS,t,6].

**прӑ̆вуслáвче** n 'назив за штотуку крстеното бебе' ~ *кáк сӑ-крӑ̆сте, кá ќ-óт тáм нӑ-врáтта нӑ-цӑ̆рквӑта вúкӑт: еврéјче о-дујсéх, прӑ̆вуслáвче ти-гу-зéх, трú пӑ̆ти кáже и вúк гáре мо-ј-кáжно úмто* [ПК,2(243)].

**прӑ̆вустúнка** f, zool. 'крава што прв за пат се тели, прворотка' [ПК,2(89)].

**прӑ̆вӑ̆рзӑве*** impf **1**. 'кога завршува ткаењето на едно платно, на крај треба да се **прӑ̆вӑ̆рзе**' ~ *на шо ќи гу зӑвúјш крóснqто* – **зӑвӑртáл'ка** (се вика). *Па кӑ ќи-свӑ̆рше плáтнqто сӑ вéле* **прӑ̆вӑ̆рзӑвум** [ИГ,121]; **2**. 'ќе стави крпа врз рана, односно врз болно место и ќе го врзе' ~ *гуша преврзала Руша,[ с алова шарветка,[ глава преврзала Руша,[ с белоградска шимијка.[ Кажи Рушо, кажи душо,[ јуд што болна лежиш?* [ТГ,38].

**прӑ̆вӑ̆рнуве** impf 'обраќа, превртува' – сп. го објаснувањето за поимот: **пáличник**: ~ *цӑлéзн'о· дéл шо гӑ сéче зéмӑта, уд гóре па úма* **ýшо**, *то· а прӑ̆вӑ̆рнуве зéмӑта* [ПД,121].

**прӑ̆вӑртýл'ка** f 'таа што брзо го менува мислењето и односот, што лицемери' ~ *зéр нé-а-знáјш каквá прӑ̆вӑртýл'ка-ј* [ПК,2(89)].

**прӑ̆гáч** m 'волнен скутник, го носат жените', *а áко-ј ут плáтно, памýчно пӑ* пре́дник *сӑ вúке* (Ник) [ПД(118)]; ~ *и ѓáвуло óде нąчéшмӑта, сéлцки чéшми нéли úма. Бáбӑта óде дą-с-нӑпú· вóда удчéшмӑта, ус-пӑ̆лӑн прӑ̆гáч лéп – кумáте. И-вéле: "Е, дӑ-тӑ-фýкне, óј ти прóси кумáте, а јá твóјо мӑ̆ш двé лúри ми-дӑдé, скријáл-еј ут-тéбе* [ПД(144)]; ~ *нéкаа жéна шо пӑ̆ркáжуве и шó-ј и шо нé-ј, зӑ-н'áа вúкат: ýдрӑна-ј ус-мóкӑр прӑ̆гáч* [ПК,2(205)]; ~ *тýнтӑлче имáло гóре нӑ-крýшта, нéл' ѓáвул. И триснýве тýнтӑлчто крýшички,*

*ба́бăта ги збиру́ве, уф-прăга́чо ги-туру́ве. Ка-ј-тури́ла уф-прăга́чо: "сва́л'-се бре ту́нтăлче, ре́кла, нă-ба́ба д-иј нăпăлниме уф-то́рбăта ти́ă кру́шички!"* [ПК,2(253)]; и: **пре́гăч** ~ *а та́ че́лта шу-пăдна́ла та́му, ă на́шăл ца́руво си́н. Уд ме́рăк не́јна че́ла. Му-ве́ле: "Ко́ј ќ-ă-на́јде ва́а че́лăта ину-пре́гăч ли́ри ќи-му-да́м". И кла́шăл две́ же́ни дă ше́тăт. Ут-се́ло нă-се́ло* [ДК-121]; ~ *та́а чу́па ă зе́ва, ă-зăне́сфа у-плăни́нăта, му-и-изва́жца о́чите, ă-уста́ва та́му де́ка пла́че. И не́јна ă-убле́кфа, ă-нăриду́ва. К-ă-ви́шăл ца́ру, сă-нăл'у́тăл по́јќе. Му-ре́кăл: "Тăкфа́ниве́ста!?" Па́ му-да́шăл пу-ину-пре́гăч ли́ри* [ДК,121]; ~ *ќе-се-опа́ше по́јас и пре́гач со-алтắн'е: ту́ри на-рăците гри́мни стре́брени, – ти́ја ги-кажу́ваме ко́лби; и́ма гри́мни од ме́да, ме́дени гри́мни* (сп. стсл. мѣдъ 'бакар' – лексички архаизам); и: **прега́ч** [ПК,2(88)].

**прăгле́де*** pf 'упати поглед, погледна' ~ *сăба́јл' стăну́ват, прăгле́т, прăгле́т тăка́ пла́нинта, не́ли пуле́ни и́ма. Е, ре́кăл: "сја дă-и́ма, ча́фките нă-пуле́нта дă-ста́нăт о́фци". Пă ча́фки лита́ли тăка́, "кре́к, кре́к" прăви́ли. О-оп, ча́фките о́фци стăну́вăт* [ПК,2(228)].

**прăгни́** (и: **прăгни́н**)* pf 'стане мек и полугнил' (се однесува на плодови од дрвото **скорупа, тие** зреат доцна наесен) ~ *сли́че нă го́рничкăта, дру́го дăрво-ј то, дуде́ка не́ прăгни́т и ти́ не сă ја́т, само ги немме ниă* [ПД(124)].

**прăгуво́ре (прагуворе)** pf 'зборне' ~ *а́к ка́јш адно до́бăр де́н нă-чуве́к, не́ма дă-т па́дне у́стта, прăгуво́ри, зăшо́ си-чуве́к* [ПК,2(180)]; ~ *јудих, јудих, мале, ду срет пăти,[ ду срет пăти,[ па се врнах, мале, па и ричех:[ Дубру вечар! [ дури тога, мале, јудгувори,[ прагувори:[ "Ела вечар, лудо, на вичери.[ пу вичери!"* [ТГ,50]; – Ако некој во шала на ткајачката ќе ѝ каже: "*Как, как, сă кине, са кубе!*" Таа обично му одговара: "*Изиќут да си прагризиш, ка (како) пугуди!*" [ТГ,364]; односно **пругуво́ре** ~ *"Ма́леее, шо́ а́рно де́те, а́ма не́мо. Не́ збуру́ва. Тру́ гуди́ни не́ збуру́ва". – "Ка́ко ма не́ збуру́ва? То́ збуру́ва", му ве́ле. – "Е, кắк ќи-пра́јме дă-пругуво́ре?"* [ДК,129]; в. **пругувуру́ва**.

**прăда́аве (сă)** impf 'признава дека е победен' ~ *Сă бури́л'е о́ште и Јара́м Минаре́то пăпса́л. "Нă мо́жум, ро́п сум на те́бе, ќулле́". Сă прăда́аве и гу вăрзу́ве за вра́тут ус синџи́рут за ко́јнут, кини́сăве* [ИГ,113]; ~ *ут кушу́л'та отвурто сă уф муста́кте* (во шлемот). *Ка ќи фле́зе до́ма ти дă-ј зе́миш – ќи-т сă-прăда́де на́пкум. А зиму́ве кушу́л'та и во́а му сă прăда́аве ро́п нă де́тто* [ИГ,114]; и: **прадауве** – кога ќе дојде Св. Атанас тогаш е *стрет зима*. Тешко е до Св. Атанас, а штом тој ќе помине *и тоа што му беше за умирајне – не са прадауве* (= и тој што му беше за умирање нема да умре) [ТГ,27].

**прăдви́ке*** impf 'силно извикува' ~ *о́ни ви́кăт: "Мумче́, мумче́", не́ рăзби́рме, на́ зна́јме шо́-ј мумче́, ни́а: "де́те, де́те". И ни́а пу-ни́х и сă-качу́јме пу-се́лто тăка́. Ода пу-о́сăм ду́ши туга́ј бăлгарските вујни́ци, не́ о́да пу чăтвăру́јца, пу-о́сăм сă-стро́ја: пăто це́л гу-фа́кат. И ни́а кут-де́ца сă-прăдви́кме* [ПК,2(217)]; в.: **продвикне**.

**прăди́** impf, в. **прăдни** ~ *му вели́ на́ ца́рја: "а́, ца́рју, те́зи чове́ци прăд-ја́т, а́ми́ да на́јдиш чове́к да не́ е прăди́л, от ка́к си роди́, о́н да гу се́и!" Тога́с ца́рјут му вели́: "а бре́,*

*си́нку, ам де́ка и́ма чове́к, без да прдди́!"* [V,PM,155].

**прдди́ш*** m 'смрдливи гасови што човек (или животно) ги испушта низ дебелото црево, прдеж', в. **прддни** ~ *едно́ вре́ме е́ди́н ца́р имаши же́на трудна и, кога́ би́ла около на деветја ме́сици бли́зу ве́ки за да роди́, еди́н де́н, кату седја́ли со́с ца́рјут, са лафу́вали* (погрешно пишува: 'лофу́вали'; сп. **лаф** = збор), *цари́цата, от мло́гу това́р, што има́ла, от-пре́т ца́рјут прддна́ла. Ца́рјут, кату чу́ прдди́шат, си разл'ути́ мло́гу* [V,PM,155]; ~ *ури́ге, му-бърбо́ре куре́мо. Или прдјде́л или тка́ и́ма, то· ури́ге, му-ви́кт. Или то· с-прпи́л, ќи-ури́ге. Герма́нците не́ пр̈де́шо, та́а по́виќе га мра́зат, та́а ури́гинто* [ПК,2(240)].

**прддни*** pf 'кога испушта смрдлив воздух од дебелото црево' ~ *ади кату вичер'аха, едно́ту де́те прддна́ на со́фрата* [V,PM,26].

**прддо́јдин** adj 'тој што не е од тоа место, што не е староседелец, што е дојден од некаде' ~ *нсиле́нито еј по́виќе уф-Арсуво, ста́ро Круѝди́рци. Укулу ше́ј-се́дам кшти с-на́ши, укулу трина́јсе с-прддо́јдини, а́ма па́к не́ с-тква́, дујрнча́не и́ма, мукринча́не и́ма, па́ с-на́ши, а́ма "гркума́не". Гла́вно дру́јсте с-на́ши, тка́ чи́сто на́шо гуво́рат, д-те́-ј мира́к д-ј-слу́шиш* [ПК,2(Крец–307)].

**прддука́ре*** pf 'приближи, донесе близу каде што треба, во случајот до договор' ~ *е, му-иска́рт е́јн па́суш, гу-иска́рт н-паза́ро. Си́те о́дат та́м, здра́во жи́во ус-та́тку-му са́кат д-нпра́ват пзрлк, а́ма ни́куј не́ сме́е д-о́де кд-не́го. Тма́м ќо-прддука́рт на пзр-лко, о́но ќи-ре́че: "Еј, ут-те́п по́-у́чн ним зи́ми"* [ПК,2(Ним–271)].

**прддлже*** pf 1. 'настави да прави нешто', в. **прддлжве** ~ *тргну́ве, та́мка и́миш е́дни трла уф-ту́рцко вре́ме. И де́тто пра́во н-трлишчта о́де. Н-трлишчта не́-нјде́л ни́куј. Рче́л: "Ки-прддлжум". Пумина́л, та́м е́дно се́ло... Ет ти е́јн ста́р чуве́к, н-не́ко· пте́ка* [ПД,147]; ~ *"слу́ши, му-ве́ле, ка́ ки-ти-да́де он н-те́бе зла́тнио прхо́д, пмпо́ро и вго́нто ти́, рче́, н та· да́та д-до́јдиш па́ пр-ме́не ту́ка; не́куј за́лиф има́ло та́мка, уд-мо́рто. Ки-с-на́јдме, рче́л, и по́сле ки прддлжиш з-до́ма"* [ПД,148]; ~ *има́ло не́ко· вре́ме тру́јца бра́те. И-ти́ тргна́ли д-брк̈т кксме́т, рбо́та. Пту-ва́ли шо-птува́ли, ги-стимни́ло ду-не́ко· вуднца. И-риче́ли: ту́к ки-прспи́ме ва·-ва́чр, по́сле ки-прддлжиме по́-нта́м* [ПД,167]; **2.**'кога нешто трае, опстојува' ~ *Ти́а с-вика́ли русли́ј... Ка́пте му-би́ли ту́рцки, а́ма н-ка́пта има́ло п кр̈с, с-зна́ло, не́ с-Ту́рци, о́т с-христе́не. И ти́а русли́ј игрја́ли на́ши о́ра, ку́куш̈ки о́ра, а́ма н ту́рцко и́ме о́рта с-вика́ли. И тка́ с-прддлжи́ло длго вре́ме уф-ку́куш-ќоо кра́ј и с-рши́ри́ло и фти́ли ус-ти́а о́ра да-зби́рт па́ри, д-гра́ат црк̈ви, учи́лишта* [ПК,2(Крец–305)] – за ова в. пооширно во текстот на заглавниот збор **русали́и**.

**прддлжве*** impf 'наставува да го прави истото' ~ *и му-ви́ке мо́мта: – Ама што-ху́бава при́кска ми-гуво́риш, е́с то́лку гуди́ни живе́м ту́к, тква́ при́кска не-бих-чу́л, прддлжу́ви, прддлжу́ви!* [BK,-284].

**прддну́ве** pf 'го помине денот' ~ *ни́ј ка́ птува́ме, ка́ птува́ме, а́дно вре́ме ко́га смна, па́ н-тва́ ме́сто. Усмна́, па́ та́м, н-а́дно ме́сто, Же́нцко му-ви́кт, ф-Же́нцкуто по́ле. И до́ише, ја́ кути че́ра ка́*

*рóсише, тъкá... "Слýши, вúкум нъ-тó: другáро, áј ќ-óјме нъ-тúја кáмънто гóре. Ки-лéгнъме, вá:дън ки-пръдънýваме"* [ПД,172].

**пръжéне*** pf 'повторно се ожени' ~ *съ-пръжинú, уддé ут-търън нъ-глóк, сјáа пъ шó-ј съ пугудú адúн пијан-дýрко* (пијаница) [ПК,2(207)]; ~ *имáл нéко: врéме нéка: жéна, съ-пръжинúла, съ-пръмъжúла. Е, нéгво аднó и нéјно аднó, мóмичка имáла, двé съ-чинáли. Е, та: жéна мъжó-ј утивáл сè нъ-лóф. Утивáл нъ-лóф, катъдéн јáрбици нусувáл* [ПК,2(258)] – во кукушкиот говор жената: **съ мъже**, овде запишаното: **нéка: жéна, съ-пръжинúла** возможно дека е под влијание на говорот на староседелците во Струмичко; и: **прежени*** ~ *един-цáр, сéа къту-дéтто как вáше, имáл идна-ýбäва мóма, лúчна. Ама, са-прежененúл тó цáрут, устанáл маќúја. Нáм, тá маќúјта шо-му-бúла на тá мóмта, сакáлъ да-а-закóле* [БМ(Зб),197]; односно: **прижени** ~ *Туку нéјсине, аднó дéте устäнá, óно уд úгла* (инекција) *сибéп съкáто устанá, сјáа ус-патърúци óде. Здрáво бúше дéтто, инжéкција кá му удрúа, устäнá съкáто дéтто. Е, сјáа ръбóте, съ-прижинú* [ПК,2-(Иц–289)].

**пръзáрник** m 'зелник со праз, печен во фурна' [ПК,2(89)]; исто така: **ус-прáс крáшник** [ПК,2(244)].

**пръзúа** m 'расад за праз' [ПК,2(89)].

**пръзúрке** impf **1.** 'ѕирка' ~ *сè тýк пръзúрке уф-нáс;* **2.** 'надгледува' ~ *дéчкъта и-устáвум сáми, áма мáјка óде ги-пръзирке пу-два-трú пъти нъ дéне, дудéк дъ-дóм áска уд-нú:фта;* **3.** – **(се)** 'се ѕасира низ тенка ткаенина' ~ *ти съ-пръзúрке фýската, пóдигни сј-áа, дъ-нé ти-съ-глéде* [ПК,2(89)].

**пръзúрне** pf **'погледне на брзина, ѕирне'**, в. **пръзúрке** ~ *óде óна дъ-шéте, дъ-ръботе, дъ-крáде, óн ус-дéцта сéде. Лисúцта рéкла: "Дъ-нé съ-изгóрте!" Огин навалúла, турúла дъ-съ-вáре нéшто, фасýл'. Тóо сакáло дъ-пръзúрне. Бáм – с-удавúл ф-тéнџарто* [ПК2(234)]; и: **призирне*** ~ *и кату останала трудна, ја не имаши од радост. Али дошло времја за да роди. Пăрво викнали две стари баби, за да ја отродјат. Двете баби са чудјат, што да прават, и л'у призирнеха за да видат... заеднош на бабите душа му изл'али* [V,PM,275] – во текстот имаме уште еден случај на употреба на сврзникот **али** со адверсативно значење: **ја не имаши од радост. Али дошло времја...**, освен тоа како посебност треба да се истакне линеаризацијата: глаголот и заменската форма се одделени со негацијата: **ја не имаши** м. 'не ја имаши'.

**пръзнáа** pf 'прифати како реалност некоја непријатност' (в. **пръзнáве** 1.) ~ *уф Гръмáдна мъ-интирсúрше адно мéсто: мъ-излъжá áдин дéдо ут-Плóвдиф, дóјдин уф Рáдуво нъ гóсте. Вúкум: "Уд-дéк си бáче тú!" Вúке: "Ас сум уд-дóл, уд-Гръмáдна, кá бигáме уф-адни кáмине зъкупáх адни пáри". Ас уддéх тáм, нъјдéх адни кулишáне, ръскупáме кáминто, áма нé најдéме нúшто. Ут-тáм сéтне, најдéх адни уд-Мóкрине, нъ-Пъндълúуф Манýш прѫф бърчéт. Нијќá дъ-пръзнáа от-éј бърчéт. Тáм, уф–Мурáрци, најдéх кулу седъмнáјсе-усумнáјсе къшти кулишáне. Ус нúх нъпръвúх мáлко маабéт, ама нéчис маабéт. А нáјнóго мъ-арисá уф-Лагадúна, не уф-Мурáрци. Ут-Сýхо на-вáки чú- сто македóнцко си-гувóрат, дур пóарно и уд нáс. Уф-Лагадúна над двéста и усумсé къшти има нáши. Тóо е мéсто кýлку пулвúна Стрýмица* [ПК,2(Крец–308)];

и: **признáе** ~ *змéо се-зачудúл и си-помислúл óти Ѓýптино е-ствáрно нóго сúлăн. Ама пáк нé-сạкáл дạ-му-се-предáде, нạ-тóлкаф чувéк дạ-му-признáе óти е пóсилạн* [ВГ-(Мир),272].

**прăзнáве** impf 1.'прифаќа некоја вистина иако му е непријатна' ~ *дýрмин о-видéх кá о-зимá и пá нé прăзнáве, ачúк-ашкúре ќóруф мă-прáве'* [ПК,2-(153)]; **2.** 'оддава почит, признание (пр. за некаква услуга)' ~ *(ти) ма-свăрши́ рăбóтта, ма-испрăвú пáш-кăта и са не прăзнáве* [ПД,137]; и: **признáве***~ *ми сă убисúạ нă-врáто, áска дạ-ј рáнум тóлко врéме и пá не признáват* [ПК,2(176)]; ~ *нéкаа жéна нóго знáа дă сă-прáве áрна, мằжо ќа-зăсáке нóго, нúкуј друк нé признáве* [ПК,2(190)]; ~ *(ти) ма-свăрши́ рăбóтта, ма-испрăвú пáш-кăта и са не прăзнáве* [ПД,137].

**прăúмуве** impf 'зема, добива' ~ *áдно врéме кóли óдаа, нéмше дрýго. Јă-рăџúј шó бúа тăквú, óдаа нис мóјто сéло, ми вằрваа, нóсаа, кукушéнки, жéни ут-Кýкуш, дă-тăргýват. Оти Сóлăн мóре, мáдам, стóка ут Сóлăн зúмаа нă-Кýкуш нóсаа* [ПК,2(Иц–280)]; ~ *... а Сóлăн бúше, шó дă-ти-кáжум! Мóж дă-сте-уддéле, уф-Сóлунско, нéсте уддéли?! А тăкá, дă знáјте кăквó-ј. Стóка прăúмăхме, ќи-дóнсаа жúто, тóги уф-тúа гудúни жúто искáрувјаа нóго. Тáтко тук ќи тувáрше аднá кóла чинúца, жúто, уф-Сóлăн ќа-нóсше, ќа-прудáјше уф-Сóлăн. Оти тóги, тóо врéме, дéк тăквó, јóк чýшки, јóк т'ит'ýне, тăк-вú рáбóти* [ПК,2(Иц–280)].

**прăкáжăве*** impf 1. 'зборува' ~ *Гу фăр-л'ăт нă бунúштто. Тáм си лéже. Пуминáле адни гăлằбе. Вóа знạјáл и гăлằбско да гувóре... и тúạ гăлằбто си прăкăжувáле: "Дạ му пýштиме ạднó пéро, дằ си-ј чéпне óчте, ќи пулéдне"* [ИГ,114]; ~ *она тргнала сусе јарци, сусе кози да оде на јаз-лăк, да летуве уф планина. Идеќи пу пăтут се си пракажувала: "Трш, јаре в планина! – Серем се Сечку на брадина!" – Сечко ка чујуве, му паднало криво, па си утиде пра Баба марта и фати да и са моле да му пузаиме три дни он да владеје* [ТГ,13]; ~ *уф Стујáкăво прăкáжă-вăт куту уф нáс (Мачуково* – македонско село до Балканските војни, сега, за жал, на грчка страна) ~ *тáтку му и мáјкă мṷ олаџáк си прăкăжувáле: "џáрут гулéма вујнá утвурúл, вóјскăта а здрубúл; имáло нúкоа дујнá-ѓузилúјка тáм, зạ нéа сă типáл"* [ИГ,115] – во контекстот имаме употреба на зам. придавка **нúкоа** м. 'некоја'; **2.**'озборува' – скоро секое село си има свој светец (патрон), тогаш е селска слава, а се држи и панаѓур. Тргнувајќи од тоа дека ќе дојдат *чужди л'уѓе* селаните се спремаат како за Велигден. Често зборуваат: "*Море да сме сами, који му гледе оти нешто нема, или нешто е кусо? Ама ки дојдат чужди л'уѓе, па уд них срамота* (погрешно пишува: 'њих'). *Ки на пракажуват дудек ќи са живи!"* [ТГ,218]; в. **приказува**.

**прăкáре*** pf 1. 'однесе' ~ *нă-нăјдé тóо Тýрчино, нă-нусú дóма. "Тá-тку-ти, вúке, áк нă-мужéх до-спáсум бăр на-вáска дă-вă-кур-тулúсме". Уддéме уф-нéго. Пу аднá нидéл'а дигнáме-сă зă-Дóјрăн. Нă-прăкарá на-Дóјрăн* [ПК,2(359)]; **2.**'помине од еден на друг крај' ~ *кăрáме, кăрáме ду-Димúр Исáр, на-мóсто, тáм не пумúнуват дубúците. Растýрин мóсто глáвин'о, нă-лóтки нăпрáвин, та џăндáре тýр-ски, тáм куту рóбе пумáгат, бýтат на нарóдо, да-прăкáрăт дубúците.Бý-тат, е-еј, ќо-збéрăт дубúтко, ма-

*гáрто нé óде, ќо:-дúгнат нă-рăци. И прăкăрáме мóсто* [ПК,2(219)]; **3.** 'помине некаде извесно време' ~ *и-тáм устăнáме. Уф-адúн кунáк сéдăм кăшти сă-збрáа, тáм. Една жéна, н-áдин Бăдник, Бужúк, гу-зăпăлú, изгурé то: кунáко. Сúчко изгурé... Прăкăрáме тúа двă-трú гудúни. Сă-рăстурú вујнáта. Кóј умрé – умрé, кóј жúв си-дујдé* [ПК,2(261)]; ~ *Сă-прăбрáме, нă-зăкăрá: нă-Бăлáсца. Нă-зăкăрá: нă-адна кáрпа, јá кути-тá: сóба кá-ј... Нăтре гре: та: кáрпăта. Пикнá:-нă тáм, тýка, вéле, вá:дăн ки-динýвате, вéчăр, вúке, тáм, нă-то: јáвур ки-сă-свáлите. Пикнá: нă-тáмă, дéно гу-прăкăрáме, áрно, тóпло, кáмăн ама-тóпăл* [ПД,173]; ~ *прăкăрáме тáа зúма тáм, вúкме: "Нă-прóл'ăт ќи-с-јóдме, ќи-ш-јóдме, сă-стóпле, кáк дé-ј ќи-с-пудрéде". И тăкá, тăкá, устăнáме тáм* [ПК,2 (219)] – уште една потврда за широката употреба на перфективниот презент: **сă-стóпле, кáк дé-ј; 4.** 'преживее, остане жив' ~ *Бигáме тринáјста гудúна. Е-кáк, знáм-ли кáк? Бúме дóма éто, уф-кăшти, уф-сéлто. Војнú пóнапрéт úдаа, зă-тáм вăрваа, нă Сóлун, пут-Кýкуш удóло-ј Сарăѓóл', дéка мăшúнта зăпúре. Е, ут-тáм нă-нáм, Сóлăн бúше, ут-тáм станá бóјо. Знáјш кá úдаа – куту кăчăмáк кá вăрăт. Мóјо тáтко жнúјаа ду-пăто, ду-ңăдéто ус-двăнáјс дýши тáјфа: твóјта мóма, мóјта, нé знáм на-кóј, збрáни пумáгаа тáм. И вăрват вујнúци и вúкат: "Ч́ичо, чúја-ј тáа тáјфа?". Тáтко вúке: "Мóја-ј". "А -бе, ти-си-лýт, бéги дóма пóскóро, ýтре нé сă-знáа нă-тăкá-ли ќе-ј, на-вáки-ли-ќе-ј". И, ут-тáм, нă-фýтри-нáта тăргнáхме дă-бéгме...Кăквó бигáне? Кóј дéк сă-нáјде... И тăкá дунцéа мáлце лéп тугáј, тă-апнáме. Кóј умрé, умрé. Апни крýши, нáпиј-се вóда, áпни нéшто уф-трúте дéна аднóш. На-усумнáјсе гудúни тăквú, млáди шó бúа сè изумрéа. Изумрéа тúа, нé знáм кăквá рăбóта, млáди шó бúа сè изумрéа, нúа устанáме, малéчки óти, нé јáјме тóлко нéли, ус-шó дé-ј ќи-**прăкáриш**, мáллчко ќ-áпниш. А стáрјоо, вăзрасин'оо сáк-сă-нăјáде. Нéли? Сè изумрée пу-пăто, тáм. Мáјка умрé, тáтко умрé. Е, адна дýпка кулку-тýк шо дăржe тáа удáата, шýтн'оо кóј зă-глáва кóј зă-рăци, шýтн'оо тáм. И-нăкáа уф-нăтре. Сă-нăпăлнú тáа дýпката. Нóго чувéци зăтрупáа тáм. Зăсмă-рдé сúчко уд-Дýпница на-вáм, иште пóнăвáки* [ПК,2(Шек–277)] – сеќавања, доживувања од Војната 1913 на Гоце Николов од с. Шекерлија, Кукушко; **5.** 'кога некој ќе го надмудри другиот' ~ *тýк, сăбá:линта, бúл' нă-мéне, úма áдна óфца, сáкăт да:-прудáт мóјте, нéма млéко. Зéа дă-ми-пăркáжуват нă-мéне. "Слý-ши, нă-тóо нýк-ми, мóлчи тáм-ти. Јáс сум прăкăрáл ду-сéга нóго. Јáс, вúкум, кá ќи-уткáрăх нă-грáдо дă-пурдáм мо: стóка, сă-нăбéрăт кулу мéн чувéци"* [ПК,2(241)].

**прăкáрăве*** impf 'потерува, тера да помине' ~ *нă стăрга ги прăкáрăвăт óвците, дă-ј мăлзăт; сéдăт двýјца или трýјца, ги мăлзăт* [ПД(126].

**прăки** praep **1.** 'преку' ~ *прăки ми-нýта* (на секоја минута нешто станува) [ПГ(Фур)]; и: **прăку** ~ *такá иштé ка спáле, ка плакáле и двýјцта, тóа дéтто ка плакáл, сăлзите ут óчте прăку пéрницта ду душéгут прăтунúле* [ИГ,112]; ~ *ќи зúмăт една бéла рúза, тóѓи ќи-ј прéгнăт, хýмут; уф една чáша вúно, ќа а нăпăлнат, ќи пýштăт пáри уф нăтре. Ут вúнцто ќи дáде прăвно на мóмчто, нáпкум на нивéстта. Нáпкум ќи гу прăфăр-л'ăт вúнто прăку нивéстта и прăку мóмчто* [ИГ,117]; и: **преко** ~ *се*

*разбуди, Ванѓелино, црна Арапина,[ што-ј заптисал, Ванѓелино, пӑти и друмуве,[ и што веле Арапине, ем гуворе, цанум: "Дали знајиш ил' не знајиш, Попово Јуванче:[ оти сум ти јас заптисал сѐ бели друмуве,[ и не давум преко нихка пиле да пралетѐ* [ТГ,40] – уште еден пример за проширената у-потреба на множинската наставка **-и** кај еднослложни именки: **пӑти** м. 'пӑтишта': **што-ј заптисал, Ванѓелино, пӑти и друмуве**; **2.** изр. **прӑки плѐт нѐ видѐл** (= се кажува кога некој несмасно постапува' [ПК,2(189)].

**прӑкла́ве** impf **1.** 'става од еден сад во друг, од едно место на друго' ~ *ни́м прикла́ви уд-бра́шӑнто;* **2.** fig. 'зголемува, кажува невистини' ~ *мо́лчи, ни́м си-прикла́ви но́го* [ПК,-2(89)].

**прӑкрӑсте** pf **1.** 'кога верникот со прстите од раката допира до четири точки од своето тело (челото – стомакот – левото и десното рамо) и така испишува крст', освен в црква или гробишта, се прекрстува и дома, пред да почне да јаде; на вечерата, додека не се прекрстат сите домаќинот не почнува да јаде, и тогаш прашува: ~ *"Са пракрстите сите?"* и не чекајќи одговор почнува да крши од лебот [ТГ,19]; – во контекстот имаме употреба на прашална реченица без партикулата (да)ли: **"са пракрстите сите?"**, што се третира за балканизам; и: **прекрӑсти*** ~ *напкун отидоха тија гувадаре; софрата кладена, ама не прекрӑстил да фани да јади* (овде има испуштање на повратната заменка) [МС(В),97]; односно: **прикрӑсти** ~ *утрината стана сиромахат от сонот, са уми лицето, са прикрӑсти и киниса да си иди. На пӑтју гу и фатил един дӑш, един страшин облак... и запрјал на една страна дури да мина облакот* [V,PM,93];~ *после за растроши един кулак от ониа, што сторили на пентук, и ки го фӑрли напрет и назат, за црмен за си прикрӑсти три крӑстови* [V,PM,250]; **2.** изр. **си-нӑјдѐл цӑрква дѐк дӑ сӑ-прӑкрӑстиш** (= личноста од која бараш помош, односно со која соработуваш не е сигурна) [ПК,2(194)].

**прӑкӑжли́ф** adj 'се кажува за личност што многу зборува, понекогаш и досадува' ~ *прӑкӑжли́ва нӑве́ста* [ПД(116)].

**прӑкӑлве*** pf 'удри, притисне, скине' ~ *сј-о: прӑкӑлва́л прӑстут* [П-К(Мор)].

**прӑкӑлвӑно** adj 'нешто на кое се познаваат траги силен притисок, односно од удар' [ПД(115)].

**прӑкӑрда́ше** impf 'претера во некои барања или настојувања' [ПД(134)], [ПК,2(89)].

**прӑкӑрце*** pf 'помине некако, преживее' ~ *гӑ-прӑкӑрца́ме зи́мта* (= ја истеравме некако зимата) [ПК(Ним)]; в. **прӑка́ре 4.**

**прӑкӑршӑн** adj 'нешто скршено, во случајот: со скршен 'рбет' ~ *де́тто сӑ-цӑну́ве гувӑда́р уф-се́лто и ма́јката дӑ-па́сат гуве́ата. Е, то́о де́те пура́снуве ерге́нин. Рӑбути́ли адна́ гуди́на-две-три, ви́ќе искару́ват гуве́та да-па́сат, гле́де де́тто, адна́ змиа прӑкӑршӑна, ла́зе* [ПК,2(215)]; ~ *сабајл'та ка́ стана́ли, на-дру́ѓут де́н, па́ ги-искару́ват дуби́цте, по́дол о́дӑт тӑка́. Гле́де вӑртат гуве́та, гле́дат адно́ прӑкӑршӑно ма́че. Шӑре́но ма́че. И тӑва́ ма́что о-фа́ште у-ста́по, гукла́ве уф-це́бо* [ПК,2(262)]; ~ *на-тре́тјо: де́н па́, о́ш по́ндо́ле о́дӑт, гле́де адно́ прӑкӑршино ку́чинце, ку́тре. И не́го о-фа́ште ус-ста́по, и не́го о-зи́ме и не́го о-кла́ве та́м уф-*

*кули́бата* [ПК,2(262)].

**прӑле́же** pf 'преспие некаде за коќ или две' ~ *и и́даа на-ве́чӑрти, ле́жаа та́мка уф-на́ишто се́ло. Ти́а кӑмила́ре гу-пруда́вӑт то́о ме́сто... То́о чуве́к би́ше по́бугáт, па утвури́ а́н, па́ и́даа ками́ли, а́ма по́-ма́лко. Пӑ и́мише кӑми́лцки дика́н* (ан?), *зӑ кӑми́ли дӑ ле́жат нӑ-ве́чӑр. Оти зна́jш, ќи-до́jдӑт ут-Ку́куш, ќи-до́от, ќи-прӑле́жат уф-се́лто, ут--Со́лан ќи-до́от уф-та́м, уф-се́лто ќи-прӑле́жат* [ПК,2(Иц–283)]; ~ *Ба́ш уф-же́тва сме бига́ли... Питро́вдӑн. Ут-ка́ бига́ме та́а ве́чӑр, уддe'ме уф-Ку́куш лижа́ме. Имӑхме та́м адна́ ку́ма, та́м уф-ни́х лижа́ме. Та́а ве́чӑр ка́ прӑ-лижа́ме се́тнӑ нема́ лижа́не, се́тне, се́тне, бе́ги, бе́ги* [ПК,2-(Иц–283)].

**прӑле́те** pf **1.** 'почне да лета'; **2.** 'со летање помине над нешто' ~ *пи́ле нӑ-мо́ж дӑ-прӑле́те* [ПК,2(188)]; ~ *се разбуди, Ванѓелино, црна А рапина,[ што-j заптисал, Ванѓелино, пӑти и друмуве,[ и што веле А рапине, ем гуворе, цанум: "Дали знајиш ил' не знајиш, Попово Јуванче:[ оти сум ти јас заптисал се бели друмуве,[ и не давум преко нихка пиле да пралете"* [ТГ,40].

**прӑл'ӑта́р** m 'мало пиленце' ~ *мӑле́чко пи́л'ӑнце, ка ки прӑле́те сӑфте́* (за прв пат – објаснување за називот **прӑл'ӑта́р**) [ПД(126]; ~ *пи́лчките ка́ фа́итат дӑ-сӑ-у́чат дӑ-ле́тат и-ви́кме прӑлита́рчита;* **2.** fig. 'мало, мило дете' ~ *ви́ј-ги шо-с-у́бувички, прӑлита́рчита; о́ј нӑ-ба́ба прӑлита́рчитта, дујде́ли о́ни нӑ-го́сте* [ПК,2(89)].

**прӑм** (и: **на-прӑм**) praep 'изразува сопоставување, споредба – наспрема' [МЕ(Р),175] ~ *на́прӑм н'о́о то́ не́-ј ни́што* [ПК(Гӑр)]; в. **прӑмо**.

**прӑме́сте (сӑ)*** pf 'се измести од едно на друго место' ~ *дујде́ адно́ нӑрице́не Гӑрците сӑ-прӑме́стат. Прими́ре биде́ло, прӑми́ре. Фрӑнцу́јсто, Англича́нто – ми́р, Гӑрците дӑ-с-јо́т до́ма, дӑ-сӑ-вӑрнат па́ нӑ-ни́јнто ме́сто* [ПК2(223)].

**прӑмин*** adj **1.**(в. **прӑвна**) ~ *прӑмнајут, ш'у гу пӑта, му р'е́ч'и: "с'е́т' ту́кӑ и за на́јдиш' ра́бута"* [MS,t,-81]; **2.** 'важен во извесна хиерархија' ~ *тас момата му вели на царјувут син: "милички мӑжу, јазе имам четириjсет братка харамии, ониа требува да ги земеме тука". Тогас пратиха л'уди от царјут и едно писмо от дјун'а ѓузели, от нихната сестра... Тогас царјувут син сички ги промина, прӑмни ги стори на конаќут му* [V,PM,214].

**прӑми́сл'ӑве (си)** impf 'си помислува' ~*"Ка́ са́киш д-сӑ-би́јме у ко́пи* (= со копја) *или дӑ сӑ-бо́рма?" – "А, ре́кӑл, чу́м ме е у ко́пи!" "Ќи-гу-фа́тум, си-прӑми́сл'ӑве, ќи-м-гу ск'и́нум вра́тут куту на куко́шка"* [ИГ,113].

**прӑми́не** pf 'се придвижи, помине преку нешто' ~ *нӑјме́л-се Го́це Де́лчуф вујво́да,[ ус-не́гӑфта ве́рна дружи́на,[ уф-Куку́шко ра́мно по́ле,[ дуде́к да прӑми́нӑт гра́ницта,[ пӑрва пу́шка пукна́ла,[ Го́це гу уф-гӑрди рӑни́ла,[ в-ле́вӑта стра́на уф-сӑрцето* [ПК,2(Крец–296)].

**прӑмо** praep 'за означување време кога нешто се случува, пред друго нешто' ~ *и́мише не́каа ко́ла, сӑ-накачи́ме са́мо ни́а де́цта, бӑре не́ о́диме пе́шки. Ста́рте сӑ-изнӑмӑчи́а, та́ сӑс-ни́х: а-бра́, а-бра́ прӑмо Питровдин, на-две́ де́на стигна́ме уф-Цума́та... пусиде́ме двӑ-три́ де́на, ка́ фӑти́а дӑ-мри́ӑт, фӑти́а да-мри́ӑт чуве́ци. Не́каа бо́лес сӑ-пујави́, не́ зна́м, испа́нска бо́лис, ко́ј-зна́а*

*кăквá бéше. И вујнá, умúрăт чувéци. Ут-нáште сéла áјн чувéк, тáм уф-áдни слúви, нă-пуд-Џумáта уддóлу, чаиpe úмше, тáм сидéме, умрé. Núа ќ-óдиме нăгóре дă-извăрвиме, а бáба пу-нác гă уставúме. И, адно врéме áј-го úде адúн чувéк, нăмитнáл чéр-гата нă-гăрбó, дујдé. Глéдум бáба гă-нéма. Вéл'ум: "Дéка-ј бáба?" "Е, умрé бáба-ти, вéле, тáм гă-зарuјáх уф-едúн ендéк, гă-пукрúх". Еми, шó ќи-чúне. Ет тăквó нáшто бéгине бúше* [ПК2(Шт–249)] – текстот претставува автентична приказна од информаторот Диниш Митров род. 1899 во с. Штемница, Кукушко, за голготата низ која минале бегалците од Кукушко за време на Втората балканска војна 1913, кога грчката солдатеска го уништила градот Кукуш и неколку десетици села во околината. Настан што не смее да се заборави.

**прăмăже*** pf 'се кажува за жена кога повторно ќе стапи во брак, така е по правило, но во случајот: кога маж ќе се прежени' (?) ~ *бúли мăш и жéна, сă-чинúли, сă-прăмăжúл мăжут. Сéтне жéнта дунцéла мóма и мăжот имáл и óн мóма. Двé мóми бúли тúа. И-сјáа жéнта ут-мăжут мóмта нé а-сáке, гă-нéјќе* [ПК,2(Иц–285)].

**прăмăкне*** pf 'извлече, скришум однесе нешто' ~ *шо úмше нă-бáхчата ċé он прăмăкнá, нă сéстрите нúштичко нé дăдé* [ПК,2(193)].

**прăнуќáве*** impf, в. **прăнăќуве** ~ *уддéме пу-рéкта, флизéме уф-éдна јéла шо-о-вúкме нúа, тáма да-прăнуќáвме. Лéп нéма, вóда нéма, нúшто нéма. Дéтто на-цúцка на-мáјка-ми плáче, óно па ќи-нă-издáде. И флизéме тáма, мрáфки ќи-нă-дујáдат. И-мáјка-ми вúке: "Дé брé Рúсто, ти сă-мóче? Да му дáјме, вúке, нă-дéтто, зéр ќи-н-издáде"* [ПК,2(Ал-358)] – употреба на прашална реченица без партикула (балканизам): **"Дé брé Рúсто, ти сă-мóче?"** – во текстот ни е претставено трагично доживување на информаторот (непознат) од с. Алексово за злосреќната судбина на бегалците од Кукушко 1913, кога мајка, којашто во градите нема млеко, му ги натопува прегорените усни на детето со мочка, за да престане да плаче, да не ги издаде детското плачење кај грчките војници.

**прăнăќуве** impf, 'ја помине ноќта, преспие некаде' ~ *Дујдéме, дујдéме ду-кáјничето* (изворче), *ама-нé нă-пуштýват уф-сéлто дă-óдăме, уф-Тудóрăво, áјде гóре уф-плáнинта. "Тýка (ричé), вá: вéчăр ки-прăнăќý-вăте, ýтре тáм нă-тúă кáмăне ки-сă-свáлите и-нúă ки-излéзăме, ки-вă-прăчéкăме". Арну-амă тóă дéн трéска врăс-трéска нă-мéне* [ПД,-173]; ~ *óдат уф-адня́ вуднúчка. И уф-тáа вуднúчкăта, тáм, ќи-прă-нуќýват óни. Кулу стрéт вéчăр úде мéчкăта: "Ии-и, сáм лóф ми-дóшал нă-нóга". "Ее-е, куту-тéп јунáци зăт-врáтта вúсат"* [ПК,-2(Ним–276)]; и: **прăнуштýве*** ~ *сă-вăрнáх нă-тóă мéсто, глéдум нéма нúкуј. Вúкум: ки-стóăм тýка, тăкá си-вéл'ум уф-акăло де, нéли кá ки-устáвиш адúн шéј трéба дă-сă-пувăрниш дă-гу-путéрuш. Стăнá стрéт нóш, нúшто нé сă-јáви... И вăрвум низ-аднú дăрва пу-бăйро, си-вéл'ум: "Ки-тéрум дă-прăнуштýвум вéчăр"* [ПД,173].

**прăнч'ка** f 1. 'гранка, стап, прачка' ~ *напýлнувáми двáјси, трúјси калáм'а ... з'éвами прăнч'ки, карýл'ки, кóли и мутувúлуту и пр'éлуту* [MS,t,6] – уште еден случај за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај едносложни именки: **з'éвами прăнч'ки, карýл'ки, кóли** ; ~ *ни*

*имáха сăс ш'тó да купáјат, з'éха пу-инá прăнч'ка, стóриха ч'ивúја ... и фáт'ạха да рúјат* [MS,t,48]; ~ *сид'ăха сăс дирминџ'úјата, си м'ăр'ạха пúлкат'ạ, кутрáји пóгу-л'áма, сăс иднá прăнч'ка* [MS, t,-78] – во текстот се зачувани траги од назалниот изговор кај големата носовка: **прăнч'ка;** сп. **џ'ăп**; **2.** 'прат со кој се навива основата на кросното' ~ *с'éднува бáбата на круснóту, з'éва инá прăнчка и фáш'та с'ạфт'é, с'ạфт'é ('прăву, прăву') да навúва* [MS,t,7]; ~ *áку н'ăма прăнч'ката сă ни вúј* [MS,s,90]; **3.** 'врвка (?) од тутун кога се суши' ~ *сандáлу стáнува ут п'éт', ут ш'éс прăнч'ки, усăхнува сандáлу закá-цини пу ш'ájкит'ạ, пу стр'ạхáта* [MS,t,5] – проширена употреба на предлогот **пу** наместо 'на': **усăхнува сандáлу закáцини пу ш'áјкит'ạ.**

**прăпáдне** (и: **припáдне**) pf **1.**'кога некој или нешто влегува внатре в земја, кал и сл.' ~ *кăжáх: "Ај ќ-óјме ут-цáро ки-крáдăме". Сè си-искăжáл óн: "Пишúн, рéкăл, гă-убрáме ма:зáта. Е-шó кулáј нăјдéте: кăтрáнин кăзáн турúте, тáм дă-прăпáдне уф-кăзáно. Дóбро, прăпăднá мо: гáзда, áма дудéка му-зăгúне глáвăта áс мо:-зéх и нă-мужéте до:-пузнáјте* [ПД,170]; ~ *уф-зéмта прăпăднáх* [ПК,2(207)]; **2.** 'исчезне' ~ *кăдă прупадна ва толку живина?* [МЕ(Р),77]; **3.** 'се кажува кога некој ќе доживее сериозна загуба, односно **ќе** западне во сиромаштија' ~ *вúкме нéшто ак зăгýбиш, јá пă дă дă-ти прăпáдне имáне, тугáј ќи-рéчиш: áска си-измúх рăџто ут-тóо и тóо шéј* [ПК,2(193)]; ~ *шó-сă зăдумúл си тóлко, гимúјте нé-т прăпăднáа* [ПК,2(157)]; ~ *един човек по дно времја и седјал на една касаба, имал сирмае, харно работиши; дој-де на иликиа, си ожени за една вдовица жена. Кату си ожени, припадна многo сиромах, и жената му тешка си чини* [V,PM,161]; **4.** 'кога нешто биде уништено' ~ *óдạт нáучницúтọ и-Нạсрạдúн Оџạ гọ-пúтạт: "Кóгạ ќи-припáдни свéто!" Он мýдар, и-óн сạ-нạсм'áл нạ-тúạ трú четúри дýши, тúạ нáучни л'ýди, се-нạсм'áл* [ЛС(К),120].

**прăпáжде** impf 'се губи, пропаѓа' ~ *сă вúке дéк úма тресúлиште, нéко: кáл, нéко: дýпка, дéка гнијáло тáмка сăто, знáчи дéка прăпáжде* [ПД(129)]; – *"ки-тý:рте едúн казáн кạтрáн нạ-врáтта. Тó: кạтрáно нé пýште кулáј д-излéзе чувéко, áма нéка-ј дăлбóко". Дрýгạта вéчạр тúа пáк удúле дạ-крáдạт, гáзта удúл нạпрéт. Ама úма прúмка сја:. Из-миќáрчато устáнăве, а гáздạта нạпрéди и тáп у кạтрáно прạпáжде* [ВД(Ник),279]; и: **прăпáжѓе** ~ *вáа вил'áла: "уд мéне пó-ýбăва нéма нạ-дујнáта", он пă вил'áл "пó-сúлин јунáк нéма дă úма нạ свéтут". Кạ удирáл нạ зúдут, гу турувáл, рăкта прăпăжѓáла ув зúдут* [ИГ,112].

**прăпаре** pf 'влезе, дојде' – но обично со негација и во контексти слични на овој што следува: ~ *детто устана тамо, са мислише, кăд д-оде, си риче на умут: "Ќ-одум на царцката мандра!" А пак на таа мандра не више кабил чувек да прăпаре ут ного кучиjна* [V,PM,295].

**прăпејве** (и: **прапејве**) impf 'кога жена над гробот на скоро починат член од семејството тажно плаче со солзи и нарекува' [ТГ,31]; *прапејват* само жени и девојки, а мажите никако. Мажите плачат така што само *слăзи ронат*; но глас не пуштаат; ~ *"Слýши-мур, рăчéл, тóлко мă-прăсилú, чúм сáкиш дă-ти-кáжум и ки-ти-*

*кáжум, áма пăрво шо-ки-нăрéдум ки-нăпрáвиш. Вáри чиníца, мéси пýпи, пустéли, сурéди и нáпкум јáс ки-лéгнум, ќ-ýмрум, ти ки-мă-прăпéвиш"* [ПД,153]; ~ *пустăл'áла, óн л'ăгнáл и свéштте ú зăпăлúла и са: ќо-прăпéве* [ПД,153]; – ако при ткаењето жиците се заплеткуваат или се кинат, тогаш таа што ткае ќе каже: *псешка работа! Капа да ти падне, да не са врниш да си а земиш. Седни па прапејви!* [ТГ,364].

**прăпéле (сă)** impf 'се превиткува, се препелка' (пр. од болки) [ПК(Грам)]; в. **припелка (сă)**.

**прăпéче*** pf **1.**'кога нешто ќе биде прегреано на огин – до степен на изгореност'; **2.**'кога сонцето силно пече' ~ *нáпкум ќи гу прăфăрл'ăт вúнто прăку нивéстта и прăку мóмчто. Пусéстримте ќаа нóсăт вóнка да сă пруштáве. Пéат: уф јунáкăви двóри,[ слăнце прăпичéло,[ уф мóмини двóри,[ рóса зăрусúла* **[ИГ,117]**.

**прăпéчуве (се)** impf 'се грее на сонце' ~ *Кá пуглéднуват сел'áнто: нă-мăгáрто вăлк. "Бréј, вăлк, гл'ăдáјте, вăлк, дăржáјте". Удрăт ус-стáн, ус-кáмăне, ýдрăт, гу-прăтéпăт. Избигáл пá. Избигáл ама глáдин, папцáл веќе, нă-мóш д-óде. Уддéл нă-нéкуј прúпик нéде, нă-нéкó слăнце. Прăпéчуве се ду-éдно лóзе* [ПК,2(216)].

**прăпúе*** pf 'испие течност повеќе отколку што треба, отколку што е нормално' ~ *урúге, му-бăрбóре курéмо. Или прăјăдéл или тăкá úма, то: урúге, му-вúкăт. Или то: сă-прăпúл, ќи-урúге. Гермáнците нé пăрдéшо, тáа пóвиќе га мрáзат, тáа урúгинто* [ПК,2(Грам–240)].

**прăпитáве (се)** impf 'живее некако, задоволувајќи ги само основните потреби' ~ *уд-нúифте искáруве кулку дă-сă-прăпитáват óни двýј-ција* [ПК,2(89)].

**прăпúшуве** impf **1.** 'остава наследство на некого (во писмена форма)' ~ *тéјко нă-мéн и нă-дóда ни-прăпишá сúчко;* **2.** fig. – кога човек е тешко болен се вели дека **прăпúшуве** ~ *пá ли прăпúшувиш?* [ПК,2(89)].

**прăпл'ýве*** pf 'пливајќи помине низ некоја водена површина' ~ *Фăтú-ла дą-ј прăфтáсăве тáа, мóмта шо јáде. Фăрл'úла стóмнăта –сă чинúла вóда – нă мужáла дą-ј фтáсе. Прă-пл'увáла пá пу минáла вóдта* [ИГ,109]; в. **приплива**.

**прăпýке*** pf 'почна да пука' ~ *нăпăлнúх óчте да плáчум. Глéм кăм-зáвуда сă-витрéе нéкуј, áма нé-мóжум да-гу-разлúчум шó-ј. Мă-пуштúа, áс тăрчум, óни прăпукáа, óдум кăт мáјка* [ПК,2(Ал–358)]; ~ *бăлгăрските вујнúци флизéа уф-Мóкрăне с-нóжуфто нă-пýшките, тéрат пу-кăштте дă-нéма Гăрци устáнни уф-сéлто. Прăшитáа кăштте, испăднáа сéлто нă-вóнка. Пá прăпукáа и цéл дéн куршýмто свирéă нăд-нáс, áјде низ нáшо: двóр: пá-у, пá-у* [ПК,2(Мор–222)]; ~ *Кá бигáме ли? Пáсăхме нис-пóл'то. Гăрцте уз-дóл кá нăстăпваа, сă-глéјше бил' кá úдаа. Нúą фăтúме дă-бéгме, а пă уд-дóл аднú бýга-рски вујнúци тáм нă Гăрдúштто* (<'Градиште' top.) *нáше, нăт-сéлто прăпукá...* [ПК2(Пос–290)].

**прăпурдáве*** impf 'го продава она што самиот го купил, но за повисока цена' ~ *Тýрчин адúн прăпурдăвáл пýшки на кумúтто, сă-викáл Ѓáфур-áга. Нусúл аднýч пýшки, му-ддéли шéјсе лúри. Сéтне Тýрчино фáјќе, уф-тăквú сăндăци нăрéдăве мăстăгáрки и-нóсе, и прудáве нă-кумúтто, му-зúме пáрте* [ПК,2-(Крец–311)].

**прăпăрче*** pf **1.**'нешто големо, пр. камен, со кревање го постави на обратната страна' ~ *и-викнýве рă-бутнúците, сúте испăднáле тúм прă-дéуто. Уддéле тăкá нă-стрáна, имáло нéко· плóча, кáрпа. "Ајде, рăчéл са·, зимáјте та· да· прăпăрчăме нă-дрýгăта стрáна". – "Кáмăн тóлкуф сă-дúге?" – "Тóлко дýши нé ќа·-дúгнăте?" – "А јáс, рăчéл, ки-ви-вúкум, вú· ки-дúгате"* [ПД,150]; ~ *И-зимáле, а дигнáле; нéли бóжа пувилú·, шу-вéл'ăт, а-прăпăрчúле плóчăта, испăднáло сè злáто* [ПД,150]; **2. прапрче (са)** 'се обрна наопачки' – добар ловец е оној што ќе го погоди зајакот во тилот, па да се *прапрче* кога ќе го погоди; а птиците во лет ги гаѓа под крилјата [ТГ,387].

**прăрóде*** pf 'се роди повторно' (fig.) ~ *ут кá сă-упирисáх, сă-прăрудúх, сă-спасúх* [ПК,2(197)]; сп. **природан брат.**

**прăс** m **1.**'подвижен дел што се наоѓа на крајот од раката (или ногата)'; ~ *и путúр'у и гу спúва, гу устáв'ă прáзин; извáж'да и прăстин'у ут н'éјн'у прăс, си гу клáва на н'éгуву прăс* [MS,t,21]; ~ *рéкал на нúх: А кý не а вúдам ут рăцити нéгови дýпкити ут карфúити, и да клáдам прăстот ми уф дýпкити ут карфúити, и да клáдам рăката ми на рéбрити нéгови, нé и кабúл да верýвам* [MV(K),337] – имаме употреба на предлогот **ут** (< од) на место 'на': **акý не а вúдам ут рăцити нéгови дýпкити ут карфúити;** ~ *нăтрă си сéде, кăргýј си глéда [ прăста си кăрша – кăргýј гу рáна* [ME(P),93]; ~ *Тогас нивјастата му вели: "бре портокалџи, ошти малко не си потрапал". Така кату чу јунакот, еднош отари вратата и побегнал сал сос еден прă-стен на прăстот* [V,PM,192]; ~ *нéа а-зéва, а-клáва тáму, узáди, кăј кукушáрнику. Пуд-идну-кóш ă-пулýпа. – "Тýка дă-сéдиш, дă-пýкниш!", му-вéле. Вáа гу-зéва тó чéлу, му-мéра нă-ќéрка-му – нă-прăстта нé-му влé-га чéлăта* [ДК,121]; (сп. имиња на прсти: **пáлăц** 'дебелиот прст на крајот'; **стрéдăн** (или **гулéм**), уште: **мăлéчук прăс** [ПД(Фур)]; кај Малецки (од Солунско): **пăрăс**: *ут дóл* **гул'áм пăрăс, стр'áдна пăрăс,** *пóудóл ут* **стр'áдна – мáлка пăрăс** [MS,s,90]); **2.** 'дебелина од нешто колку 1 прст' ~ *за инá тапс'á баклавá (гул'áма, мáлка?) три прăст'а* (дебела) *инá укá ш'икéр* [MS,t,8]; ~ *Бог да јобије, мамо, кундурџијчето![ што ми прави, мамо, пандофлички,[ што ме ного стегат, ох јоф прсти,[ ох јоф прсти, мамо, чак до пета* [ТГ,39]; **3.** изр.: **нă-прăсто си-гу-вăрзá** (= кога некој нечија лоша постапка ја памети многу време) [ПК,2(185)]; **устąнá ус-прăсто уф-ýстта** – се кажува кога некоја девојка, којашто е свршена, и ќе ја прекине врската [ТГ,144]; или кога човек ќе остане без некои важни работи ~ *дéцта ма·-пруддéе кăштта, стáрјо си-устăнá ус-прăсто уф-ýстта* [ПК,2-(206)]; ~ *Адúнјо кóјн н'о·-зимáа вуј-нúцте, тувăрúа тăквó цăпăнé. А дúнјо сј-о-зимáме, бигáме ус-адúн'оо; вăлó·фто и кó·лта н'а·-зимáа и, дрýкта кубúла ут-пăто..., устăнáме ус-прăсто уф-ýстта* [ПК,2(Крец--294)].

**прăс** f **1.**'многу ситна земја, како прашина' ~ *стóриха ч'ивúја ... и фá-т'ąха да рúјат. Рúјат сăс прăн-ч'кит'ą, ја м'áтат прăстá сăс ш'импúт'ą* [MS,t,8]; ~ *по дно време един уврејн от онца, што фрăкат на Солун прăст, излеваши вăнка, и тој, кату фрăкаши прăст, си*

*уморил, велаши "ох" и седна да си почини тамо* [V,PM,234]; ~ *да и таја турлија прӑс шо се наогја ув нашто поље... шо му велиме ниjӑ "гјерик" не jӑ толку писуклива* [ME-(P),75]; ~ *кӑрцката земја-ј песоклива, цӑрвеница, цӑрна прӑс, бела прӑс* [ME(P),78]; сп. ~ **сӑдӑве** – *ут прӑс шо сӑ* – **бил'ўре**, *уд чи́нго – башка́, и* **пија́та** (од порцелан). *Ту́ка* **пӑни́ци** *ви́кат, не́ ви́кат* **мису́ре** [ИГ,120]; ~ *и инó пи́л'а ви́каш'и :"кутри́ за в'е́ни ут та́с лӑскава́та прӑс пиш'ма́н за ста́ни"* [MS,t,60]; сп. **ч'е́рна пӑрӑс, ч'арв'е́на пӑрӑс** (= глина) [MS,s,90]; уште и: 'сад за вода од *"прӑс"* [ПД(120)]; **2.** 'вид земја со жолта или црвена боја' ~ *та́-ј зӑ-ма́жне нӑ-зи́мниците* (= подот од собите) *уф-кӑшти* [ПК2(89)]; **3.** изр.: **чо́ику са́мо су-иннӑ-рӑка прӑс сӑ-нӑси́тфа** (= природата на човекот е таква што го тера да приграби повеќе за себе) ~ *шó дӑ-му-кла́јш – сѐ не́ сӑ-си́те. Ути́шӑл ни́куј ста́р чо́ек, по́учéн, му-ве́ле: "Шчо́-е бе, шо́? Че́кӑте!", му-ве́ле. Нӑ-вó мутикна́ло. Зе́ва иднӑ-рӑка прӑс, му а-фӑрл'а узгóра – ста́на. Чо́ику са́мо су-иннӑ-рӑка прӑс сӑ-нӑси́тфа* [ДК,-151]; **прӑс и плéва** 'безброј предмети, суштества, еден покрај друг' ~ *во́јска би́ше прӑс и пле́ва* [ПК,2(189)]; **праи прӑст и пепјал** (= раздроби, уништи нешто) ~ *си завратја еднош на л'аво, еднош направо; душа не остави жјува. Тогас отива и на царјут от крӑстот на дол гу праи прӑст и пепјал, от крӑстот нагори гу остави здрав* [V,PM,226] – во текстот архаизмот **прав** 'десен' е зачуван во прилошка форма: **завратја еднош на л'аво, еднош направо; прс на прс** – во минатото кога ги закопувале старците не правеле ковчези туку ги закопувале така, без ништо, тоа го викале: **прс на прс**, т.е. меѓу две земји [ТГ,255].

**прӑсе́ː (и: прӑсе́е)** pf 1.'го исчисти житото од нечистотии' ~ *(тӑка́) сӑ ви́ке тоо,* (станува збор за направата **дӑрмо́н**), *жи́тто шó ки сӑ кла́ː уф не́го дӑ сӑ прӑсе́ː* [ПД(122)]; **2.** 'истури ситни работи, пари и сл. (во случајот врз главите на сватовите)' ~ *уф ниде́л'та сабáӑлинта ќи дóат сфа́тӑве. Ниве́стта ќи-ı̯ прӑче́ке на вра́тта, ќи-гу пуле́дне мóмчто низ прӑстӑнут, ќи-ı̯ прӑсе́е сфа́тӑвто сус ичуме́н, шиќе́р и бубӑќе́рно се́ме* [ИГ,117].

**прӑсе́ве** impf 1. 'помине низ сито брашно и сл.', в. **прӑсе́ː 1.; 2. прӑсе́ː 2.** ~ *ка́-ќ излéзат уд-вра́тта ниве́стта и зéто сӑ-прӑсе́ват ус пре́сев; пре́сево-ј уд-нау́т, буба́јк се́ме, учуме́н и дре́бни па́ри* [ПК,2(90)] – во контекстот имаме употреба на именка во служба на атрибут: *буба́јк се́ме*, наместо 'бубакерно' – според образец од тур. јазик; сп. уште: ~ *пре́сево сӑ-пра́ве ус учме́н, се́мки ,... си́тни дина́рчта* [ПК,2(88)] – во текстот ја среќаваме старата множинска наставка за ср. род **-ета,** што **не се употребува во нормативниот исказ: си́тни дина́рчта**; сп. уште: спроти празникот *Мартинци* според обичајот домаќинката зема и става во *ирамот* (волнена престилка) бело просо, и со него *прасејве* околу куќата, [ТГ,16] – суеверие; **2.:** ~ *не́што а́к не́ се́-ј фати́ло* (пр. кога се сее цвеќе) *сӑ-прӑсе́јве óш аднóш* [ПК(Гӑр)].

**прӑсе́ле (сӑ)*** 'се префрли да живее од едно во друго место' ~ *И ти́а русӑли́ј игрӑја́ли на́ши óра, ку́кушки óра, а́ма нӑ ту́рцко и́ме óрта сӑви́ка́ли... На́ште коо сӑ-прӑсили́ли трина́јста гуди́на, ка́ избига́ли ту́ка,*

*то́о о́ро сӑ-рӑшири́ло и ту́ка* [ПК,2(Крец–305)].

**прӑсе́нно** adj 'се кажува за материја која што од употреба станала тенка' ~ *то́-ј исте́нчино уд-но́сне, о́ш ма́лце ќи-сӑ-ски́не. Прӑсе́нно-ј не́коо кили́мче-ли, не́коо чӑрша́ф-ли, сӑ́-прӑѕи́рке* [ПК,2(90)].

**прӑси́ли** pf 'принуди, натера' ~ *та· ка́ сӑ-фтири́ли: "Ка́жи дӑ-ка́жи, ка́жи дӑ-ка́жи, пӑри́те уд-де́к-сӑ и ни́· то́лко буга́ти шо́ сӑ-чини́ме". – "Слу́ши-мур, рӑче́л, то́лко мӑ-прӑсили́, чи́м са́киш дӑ-ти-ка́жум, ама пӑ́рво шо-ки-нӑре́дум ки-нӑпра́виш. Ва́ри чини́ца... ја́с ки-ле́гнум, ќ-у́мрум"* [ПД,153] – прави впечаток присуството на архаичниот сврзник **чим** наместо 'штом': **чи́м са́киш дӑ-ти-ка́жум.**

**прӑ̆син** adj 'нешто направено од глина (*уд прас*)' ~ *ни́а и́мме прӑ̆син мису́р за-ју́рт, глиго́син-еј, ак са́киш дӑ-т-јо да́м* [ПК,2(90)].

**прӑси́ца** f, zool. 'свиња што има мали прасиња'; со исто значење: **ма́турца** ~ *прӑси́цта сӑ-упрӑси́ла де́вит прӑси́нка* [ПК,2(90)].

**прӑскач*** m, zool. 'вид дива птица со тувка на главата' [МЕ(Р),175]; ~ *тука се плодат ногу лиут, така има ут пилците лиутут шо се јада: диви папиј, куклики, диви кукошки... прӑскача* [МЕ(Р)76]; во Кукушко го имаме запишано истиот назив: **прӑска́ч** 'вид шатка' [ПК,2(90)].

**прӑсли́ка*** pf 'кога нешто повторно се фотографира, односно копира' ~ *и ќи-ка́жум, о́ти читири́сто́тини гуди́ни пусто́т русӑли́јте. Ђу́ри пе́јсе и пӑ́рва гуди́на ти́а о́ра, пе́сни, русӑ-ли́јцки, ги-јскӑра́ме уф-но́ти. Сӑдум-де́сет и пӑ́рва гуди́на ги-нуси́ме уф-За́греп, сӑ прӑслика́а и русали́цките, мӑкидо́нцки о́ра сӑ-чини́а уф-дуку-ме́нт, уф-но́ти* [ПК,2(Крец–305)].

**прӑслу́ша*** pf 'прифати нечие барање, послуша' ~ *еди́н мӑ́ш и жена нима́ле де́ца. "Бо́же, бо́же вил'а́ле, вра́к че́до да и́мум, че́до да ви́дум". Го́с-пут и прӑслуша́л и ре́кӑл: "Ди́л'ми са́кте...". Му да́л* [ИГ,109].

**прӑслу́шӑве** impf 'прислушува, настојува да чуе нешто' [ИГ,127].

**прӑ̆сна ми́са** f 'бокал' ~ *уф-н'а́а сӑ-кла́ве ви́но. Глиго́сна-ј и уд-во́нка и фнӑ́тре, по́вичко и́ма кӑфе́ни буи́. Све́те, га-но́саа за суи́ш адно вре́ме нӑ-сва́дби* [ПК2(90)].

**прӑ̆сна пӑни́ца** f 'сад од земја (специјален вид глина)' [ПД(120)]; од Кукушко: *и о́на-ј ут-прӑ̆с, уф-н'а́а си-ру́чахме, о́на не́-ј глиго́сна* [ПК,-2(90)].

**прӑ̆сна та́ва** f 'поголем сад во кој се става јадење да се пече, не е длабок' ~ *о́на-ј глиго́сна уд-нӑ́тре, н'а́а гӑ-ви́кат и* **ѓуве́ч,** *от сӑ-пра́ве уф-н'аа ѓуве́ч* [ПК,2(90)].

**прӑ̆сне*** pf 'почна силно да трча' ~ *прӑсна́ да бе́га* [ПК,2(166)]; ~ *Сто́јко си са́бл'а изва́ди,[ на-па́-ша гла́ва-ј о́тсече,[ прӑсна́ли сва-то́ве да-бе́гат,[ през де́вет се́ла десе́то,[ ста́ра плани́на стигна́ли* [ПК,2(236)].

**прӑ̆снува** impf (и: **спрӑ̆снува),** в. **прӑ̆сне** ~ *спрӑ̆снува ко́н'ут* (= коњот почна силно да трча) [MS,s,90].

**прӑспи́и** pf **1.** 'ја помине ноќта во сон, некаде (и некако)' ~ *има́ло не́ко· вре́ме тру́јца бра́те. И-ти́ӑ трӑгна́ли дӑ-бӑркат кӑсме́т, рӑбо́та. Пӑтува́ли шо-пӑтува́ли, ги-стимни́ло ду-не́ко· вудӑни́ца. И-риче́ли: ту́к ки-прӑспи́ме ва·-ве́чӑр, по́сле ки-прӑдӑ̆лжиме по́-нӑта́м* **[ПД,167];** ~ *о́ни ви́кӑт: "Мумче́, мумче́", не́ рӑзбирме, на́ зна́јме шо́-ј мумче́, ни́а: "де́те, де́те". И ни́а пу-ни́х и сӑ-качу́јме пу-се́лто тӑка́. Ода· пу-о́сӑм*

*дýши тугáј бăлгарските вујни́ци, нé óда пу чăтвăрýјца, пу-óсăм сă-стрóја... И тáа вéчăр рăспуридúа пу-кăштте, прăспáа вујскáта* [ПК,2(217)]; ~ *дујдé чи́к-ми, и кăжá: "Ајде бéгат си́те, ќи-бéгме гáре". И уддé сéлто, пригнá адúн ѕигвáр, áдна кóла прăгнáа. И ни́ă пу-чи́ко, úмăхме пé-чéс гли́ви гувéда и двé-три́ кóзи, и зăбрáме и кăрăме. Прáво на-Штéмница óдме, тó-ј нă-гóре. Уддéме тáа плáнинта, прăспáме нóќта* [ПК,2(218)]. Давајќи илустрација за односнава лексема ќе го претставиме искажувањето на Магда Петрова, род. 1905 г. во с. Крецово, Кукушко за тоа како го доживеала измачувањето и прогонството на кукушаните за време на Втората балканска војна 1913 г.: ~ *пáмтум от би́ме нă ни́вăта. Дăржах нă-чи́ко дéтто. Мóјте: мáјка, чи́на, жни́јаа, жéтва. Питрóвдин би́ше... тáтко-ми би́ше па-зă-ангăрúа дă-нóсе, сă-ди́гал аскéрут, ќ-утстăпăт. Чувéцте сă-збрáа, а на нáс ни-кóлта ни дóма, уд-акăл излизéа. Чи́ко шéјве бéре, нéмме кáк дă-тăргниме. Нéкуј уд-ни́вта бигáа, сăрпуфто фăрли́а, кá си-би́а: гóли рăци, тăкá иште, бигáа. Нă бéли гáшти, кá жнијáли. Кáк жнáли, тăкá бигáли. Ду-Кýкуш, сéтне ут-тáм нéкуј шо úмат рудни́ни си-зéе пу-нéшто.* ***Прăспáме*** *уф-Гăрбашéл' нă-мéрта, зимáме едúн-двá чи́фта вăлóве, шó знáјме ду-дéк ќе-ј, ду-дéк нé,... Уд Гăрбашéл' удúме уф-Кýкуш. Прáво вăрвéме низ Кýкуш, нé устăнáме. Аскéро пучнá да úде. Вујни́цте пучнáа дă-дáват бискуви́-ти, от имáли дéчка дóма. Жáлно би́ше. Сéтне ич нé зăстăнáме, ни́где. Сè вăрвéме. Ут-Кýкуш сéтне кá испăднáме, кá фăти́а пăто зă-Бугáрја пукрăј Стрýма, пукрăј Стрýма, ду-Самукóф стигнáме. Нă-мóсто, е тó мéсто јáс гу-зăбрăвúх* (се мисли на мостот на Струма, преку кој поминале "бижанците"). *Чаúр би́ше, мáјка-ми би́ле тáм сă-рăзбулé. Удúх, сакáх чóрба уд-вујни́-цте. Дéк спрé вујнáта, спрéме и ни́а. С-умури́а и дуби́цте, с-умури́а и чувéцте. Испупăпцáа, кóлко дýши измрéе пу-пăто, е-е. И мáјките си-ј устáваа дéцта пу-пăто. Видéх, јá уд-Куцумăрли́а, тá-ј уф-Сóфја, сјáа нé-ј жéнна, другáрка ми би́ше, зáдно учи́ме, гă-устăви́ла мáјка-ј, нă-мóж дă-а-нóсе ви́ќе гáаре. Арно ама уд-Куцумăрли́а а-нóѓе кумши́кта, рéкла: тóо кили́мче-ј нă-бáпта Рýша и мóмта нéјна-ј. Гă-зéла. И такá кá сă-стигнăли и гă-дáде мóмичката, зáдно учи́ме би́ле... Ут–Сăмукóф нé удúме уф-дрýго сéло, прáво тýк сă-вăрнáме óти тáтко чýл, чујáл сă-тýк нáши крицувáне, си дујдéме уф-Сики́рник. И јáј-го, шó ви́кат ут-тринáјста, емéн, бли́зу, нă-кăде сидумдисé гуди́ни кá сме тýка. Шéјс дéвит гуди́ни кá сме тýк, чéдо. Ми, нóго мăка истигл'áме, нóго. Прéного* [ПК,2(Крец–296)]; **2.** – **(сă)** 'кога на човека ќе му се присака да спие' ~ *пăрво стрăжăрчи́л нáј-гулéмјо брáт. Двá нóжа уф-рăците дăрже, а-па ин-кăжáл óти ус-двé гли́ви-ј та лáмјăта. И-кóга вéч зă-нéгувуто врéме, дудéка му-сă-прăспáло, не-дујдéла лáмјăта, óн гу-рăзбýде срéднио брáт* ПД,167].

**прăс-пăт** adv 'прекутрупа' ~ *уд-нáшто сéло ду-грáдо прăс-пăт óјме, пó-бли́ско нé-ј* [ПК,2(90)].

**прăстáмница** f 'мрежа за фаќање риби во Дојранското Езеро, со средна големина, ја влечат 6 души' [ПД(128].

**прӑсте́гнин** adj 'убаво, прибрано облечен', opp. на **рӑспа́шин** (= *не́куј не́ ул'у́дин, не́ прӑсте́гнин, ли́гаф*) [ПК,-2(191)].

**прӑсти́ге** impf 'доаѓа на некое место', в. **пристигна 1.** ~ *о́дат та́м. Ода́ве пи́смуто нӑ-же́н-му. Гуизбри́чӑт, гу-уре́дӑт, и сва́дба пучна́ли. Во́јнта му́зика а-викна́ли та́м сви́ре, англи́ската. Уф-ниде́л'та и о́н прӑсти́ге, и то́о тӑрго́фцо. Ка́-с-свали́л, о́де та́м уф-не́гво, дӑ-ка́жме дво́р, ка́ гле́де шо сви́рки, сӑ-чу́де: шо́-ј та́а рӑбо́та!* [ПК,2(Ним–272)].

**прӑсти́гнуве** impf 'достигнува' ~ *и, стӑна́ли сӑба́јле дӑ и ти́ӑ пу-ни́х, сӑ-рӑзбуди́ли, гле́ат ги не́ма де́цта и тӑргна́ли пу-пӑто. И де́ дӑ-ј прӑфта́сӑт ... И, а́-бре, у́-бре, зима́ли мигда́н, уди́ли баја́ вре́ме, а́ма па́-ј прӑсти́гнуве, па́ пу-ни́х* [ПК,2(Мор–228)].

**прӑ́стин** m 'краен дел од рака или нога', в. **прӑс** ~ *умре́ и зинги́нут, и гу купа́а. И си а зе́ о́чити уф пе́кул, да флизе́ уф те́мно на мӑка, а гледа́ на Авраа́м ут дале́ко, и на Ла́зар уф пазу́вата не́гова. И о́н му викна́, да риче́: Та́тко Авраа́м, про́сти ми, и пу́шти на Ла́зар, да си нато́пи на кра́нинто прӑ́стин уф во́дата, да до́јди да ми си разла́ди изи́кот* [MV(K),274]; суфиксот **-ин** е прилично фреквентен во говорот на с. Кулакија, сп. **го́лин** наместо 'гол', **мӑ́ртфин** наместо 'мартоф' ~ *ни́то ут мӑртфин не́кој да ста́ни, не ки му слу́шат* [MV(K),274].

**прӑстинче** n, dem., в. **прӑстӑн** ~ *ка си утишал на вечарта, го утвурил, а нашал момата. Измиќарката му, ка и гу видела прӑстенут, рекла: "Што убаво прӑстинче!"* [V,PM,-270].

**прӑ́стӑн** m 1. 'симболичен предмет во форма на круг (од злато или сребро), кога се склучува брак младоженците си ги разменуваат меѓу себе, но ги носат и како украс' [ПД-(Фур)], ~ *а тиа ушници и прӑстено, и имам ошти един чифт билици'уга, га имам от татка ми ошти* [V,P-M,69]; и: **прӑ́стин** ~ *и пути́р'у и гу спи́ва, гу уста́в'ӑ пра́зин; изва́ж'да и прӑ́стин'у ут н'е́јн'у прӑ́с, си гу кла́ва на н'е́гуву прӑ́с* [MS,t,21]; ~ *му вили́: "с'ӑ́ј сара́та, ш'о́ за сто́риш'?" "за и е́зма, вили́, иди́н прӑ́стин!" "сӑс ту́с му ни апуди́ксуваш'", вили́* [MSt,71]; односно **пӑрстӑн**; **2. прӑ́стин** 'дел од церемонијата кога се склучува веридба' (се разменуваат подароци – симболи) ~ *"дилму то́лкус м'ạ мило́ва мума́та, н'е́ка ста́ни ра́бута́та и у нид'ӑ́л'а за дад'е́ми гул'а́м прӑ́стин"; ... му вили́ мума́та ... : "зна́ш' какфо́ прӑ́стин да нагутфи́ш'? на та́тку за и́ма то́п цо́ха, на ма́јка за и́ма то́п купри́нин, на м'е́н'ạ за и́ма пидис'е́т пиндо́лари"* [MS,t,28]; ~ *сӑ такмо́ват, пу́ш'тат прӑ́стин и на питна́јсит'ӑ́х бра́к за сто́рат* [MS,t,15]; ~ *но́с д'е́н' на прӑ́стин'у ца́р'у ги густи́* [MS,t,29]; 3. изр.: **не-ќ ми-вӑрнат пӑрстӑно** (стројниците) (= се кажува за нешто што не е толку важно) ~ *ка́к дӑ не́, ќи-сӑспре́мум, сӑ́нки стро́јниците ќи-ми вӑ́рнат пӑ́рстӑно* [ПК,2(181)].

**прӑстӑ́пуве** impf 'згазнува преку нешто'; fig. изр.: **сј-о прӑстӑ́пуве изи́ко** (= има говорна мана; в. **изик**) [ПК,2(195)].

**прӑстӑпу́л'ка** f 'вид пита' ~*та́-ј пуга́ча наутли́а, у́буво иша́рӑна усбуне́ла, пу́со́л'на ус-шиќе́р, нама́жна ус-шӑрла́н, дӑ лӑске. Сӑ-пра́ве ка́ зао́дуве де́тинцто, но́јсто му-ј-вӑрѕу́ват ус-цӑрве́н ко́ниц, гу-*

*тувáруват сăчки, сéтне ус-бăлтúа гу-сéчат кóнцо, а нă-глáфта м-о-кăршат пугáчта. Сéтне пăрчúна пугáча нóсат нис-кумишúјте. Тóо адéт гу-прáват нéкуј и сјáа, да нé пáѓе дéтто, дă-си-тăрчке пóлéсно* [ПК,2(90)].

**прăсу́шуве** impf **1.** 'кога ќе пресекне некоја вода, пр. извор, односно река' ~ *Гáлик минáвише прăзнáшто пóле, бјше Алéксуво; óн бúше грáница. Прăсу́шуве лéтно врéме, нéма вóда, сáмо зúмно врéме úма вóда. Лóша рéка бúше, прáвише штéти* [ПК,2(Мор–216)] – во контекстот е регистриран уште еден случај на беспредлошки додаток за место, што се третира за влијание од балканската јазична алијанса: **бјше** Алéксуво (м. 'за Алексуво); **2.** 'кога ќе пресекне млекото од крава, односно од овца' ~ *крáвăта прăсу́шуве* (кога престанува да дава млеко) [ПД,157].

**прăсáне*** pf, в. **прăсу́шуве** ~ *прăсăнá крáвăта* (= кога ќе почне да дава малку млеко) [ПД,157].

**прăт** (и: **пăрт, прăнт**) m 'стап, прачка' – на прашањето колку души има во семејството попот (на Тановиќ) му одговорил: *"Не знам, 15 ли 17 ли, који знаје! Трабуве да земум един прăт, да флезум уф куќи, па да и истерум сите на вонка, а ти да застаниш на врата па да броиш!"* [ТГ,280]; ~ *лафат бугарцки амă су вијă мени: месту пустолцкуту* **-ăр** (има) **-рă** пр. **прăт** м. **пăрт** **[МЕ(Р),81];** ~ мрежата (за ловење на рибата **сом** во Дојранското Езеро) е закачена на тркалезни *пăртуве* во вид на инка, од последниот круг (се вика **гăзнúк) сомот** не може да се врати' [ПД(128]; ~ *óгрăда плéтăна ут пăрте* [ПД(120)]; ~ *плитинúца не вúке – туку плéт. Ус пăрте* [ИГ,120]; ~ *сéди мăдро, зéр áк зéмум áјн пăрт дă-т нăшáрум гăзо ќи-м-зăпóмниш* **[ПК,2(95)];** во с. Зарово е регистрирана форма со зачуван назализам: ~ *прăнтиту исăхјнạхạ* [ПсС(З),67]; кај Малецки **прăнт** [MS,s,90]; в. **прăнч'ка.**

**прăт** (**<'пред'**) praep 'на предната страна' ~ *úма нéкуј прáве лóшо зăт чувéк, а прăт нéго сă-прáве áрин* [ПК,2-(197)]; ~ *миѓу нóјзте на чурбăџúạта испáѓе прăт џáрут. Му прáве ạднá тиминá и му кăжу́ве: "Џáро, рéкăл, дạ ти кáжум зạшó сă нạсмијá тáа рúăбта нạ џăрúцта"* [ИГ,111].

**прăтéпе*** pf 'изнатепа силно некого' ~ *то: сă-излăжáл пá, кăчúл-се нă-мăгá:рто и óде уф-срéт-сéлто, а мăгá:рто рикну́ве. Ка пуглéднуват сел'á:нто: нă-мăгá:рто вăлк. "Брéј, вăлк, гл'ăдáјте, вăлк, дăржáјте". Удрăт ус-стáп, ус-кáмăне, у́дрăт, гу-прăтéпăт. Избигáл пá* [ПК,2(Мор–216)].

**прăтéпин*** adj 'се кажува за некој што доживеал силно физичко насилство' ~ *сă-влéче кут прăтéпна змúа* [ПК,2(196)].

**прăтéче** pf 'се појави течност од некаде' ~ *сúте другáре скинáја,[ и-áс сă-сегнáх да-скúнам,[ лóза нăгóре мáле се дúгна,[ л'у́то се мáмо нал'у́тих,] извáдих нóш уд-нужнúца,[ удрéжах, мáмо, лóза ут-кóрăн,[ уд-кóрăн кăрви прăтéче* [ПК,2(Крец-315)].

**прăтóне*** pf 'кога мала количина течност, во вид на капки помине преку некоја преграда' ~ *тạкá иштé кạ спáле, кạ плạкáле и двýјцта, тóа дéтто кạ плạкáл, сăлзите ут óчте прăку пéрницта ду душéгут прăтунúле* [ИГ,112].

**прăтóнуве** impf, в. **прăтóне** [ИГ,128].

**прăтрéсе*** pf 'кога некој ќе изврши детална проверка кој што има кај себе' ~ *ка бигáме áс бúх идинáјсе-*

*дванајсе гудúни. Сѐ пáмнум. Нéли кумитéт бúше áдно врéме у-нáс. Е, кá пучнáа дă-сă-спрéмат вујнúте: Бугá·рто и Сă̆рбă̆то, Гă̆рците дă-сă-бú·т сăс Ту́рците и Ту́рците зимáа су́мна. Фатúа да-тéрат пу́шки уф-нарóдо дă-нéма, дă-нé-ј у́дрă̆т уф-грă̆п. Сúте сéла и прă̆трисéа, шó фатúа чувек – зă̆твурúа* [ПК,2(Мор–217)].

**прă̆ту́рин** adj 1. 'кога нешто не е подредено како што треба' ~ *сúте шéјве бúа прă̆ту́рни* (биле во безредие); 2. 'тој што имаа брух, што е искилавен' ~ *тóо пáк, глéј го кáк óде, чúниш прă̆ту́рин* [ПК,2(90)].

**прă̆ту́руве** impf 1.'префрла нешто од еден сад во друг' ~ *мáтницта уд-бу́тимо прă̆турéјте-ја уф-вéдă̆рто;* 2.'преполнува некаков сад' ~ *сă-прă̆турú лáткă̆та*; 3. – (**си**) 'си додава, измислува' ~ *тáа гулéмта снáа нóго си-прату́руве, дă прáве кáвги сáке, ќи-ј-скáре брáтто, а тóлку áрно живу́ваа* [ПК,2(90)].

**прă̆́фке** impf 'кива' ~ *кá прă̆́фке чувéк трибу́ве да-си-клáде рă̆́к- та нă-у́стта; óш аднóч кá прă̆́фкиш ту́рси рă̆́кта на-у́стта* [ПК,2(90)].

**прă̆́фне** pf 1. 'летна' ~ *прă̆фнá на-аднóч врă̆пчáно;* 2. fig. 'порасна детето' ~ *на-аднóч прă̆фнá тóо вáшто дéте* [ПК,2(90)].

**прă̆фтáсă̆ве** impf 'достигнува' ~ *и ки-нисáл'е да бéгă̆т. Фă̆тúла да-ј прă̆фтáсă̆ве тáа, мóмта шо јáде. Фă̆рл'úла стóмнă̆та – сă чинúла вóда – нă мужáла да-ј фтáсе* [ИГ,109]

**прă̆фă̆́рле*** pf 1. 'крене, измести нешто' ~ *ќи зúмă̆т еднá бéла рúза, тóѓи ќи-ј прéгнă̆т, ху́мут; уф еднá чáша вúно, ќа а нă̆пă̆́лнат, ќи пу́итă̆т пáри уф нă̆́тре. Ут вúнцто ќи дáде прă̆вно на мóмчто, нáпкум на нивéстта. Нáпкум ќи гу прă̆фă̆́рл'ă̆т вúнто прă̆ку нивéстта и прă̆ку мóмчто* [ИГ,117]; ~ *една едра тупола имише тамо, фати а искурна, си а прă̆фарли на рамуто му, са пушти на аскерут* [ДК,296]; и: **прафрле** – народот верува дека кога паѓа град Господ сака да ги казни луѓето. За да се заштитат пукаат со пушки. Освен тоа го исмеваат попот сос следниве зборови: "*Мулеќи за дож, си а прафрлил,...* (зборот молитва не го кажуваат)... *па на место дож град!*" [ТГ,432]; и: **прифă̆́рли*** ~ *му-дáшле кóлку сáка дă-сă-нă̆пúе биниџа и идну-гулéмо гă̆рне зă-дóма. Ама пă̆ту бúл плă̆́нúнцки и дилéку и пустáнă̆л. И нáшă̆л нă-пă̆́ту идну-стáп. Гу-зéл стáпу и гу-нáврă̆л нă-рă̆́чкă̆та и гу-прифă̆́рл'ă̆л прику рáмо* [ДК,152]; ~ *лéгнаха башкá, тóј турú сáбјата у средјá. Тјáнака прис вечерóт прифă̆рлú рă̆́ка нá врă̆́х нéгу, сá посјáчи мáлко рă̆́ката, гá трă̆гнá и му не кáза на нéгу. Тóј сиромáх знáиши, чá нé му бéши жéна, не сáкаши злó да чúни нá нéја* [V,PM,145]; 2. и: **префă̆рле** 'премине преку некоја, условноречено, пречка' ~ *от ка префă̆рлил вагичката, на мужел вике да оде пу него. Други пă̆т си пофалил царут душегут (постил'ак). Братјата пофалиле А латувут инди, бил поарин* [V,PM,272]; ~ *един цар отишал да лове зајци. Испаднал един зајц, пуштил ă̆ртто (тазијте) да гу тă̆рчкат; ă̆ртто тă̆рчкаки го префарлиле ридут* [V,PM,52]; ~ *чул Алате, са пуштил по него. Ка префарлил ваѓата, фатил да вике: "Е! Алате, жал, жал! Не ти давум паунут". Па Алате бил прекă̆лнан от Бога да на може да помине вагичката"* [V,PM,272]; ~

*та· мо́мӑта ре́кла: "Бра́то, зе́мити бри́чо, а́с ќи-зе́м, ре́кла, гре́бино, ќи-бе́гиме ни́ӑ". Диме́к чуја́ли мо́мата и де́тто о́ти тӑка́ гувo̍рӑт ма́јка-ј и та́тку-ј. "Ма́јка и та́тко ла́гат да-нӑ-зӑко́л'ат, ни́ӑ ќи-бе́гме". Ка́ удӣли, удӣли, а́дна го́ра прӑфӑрли́ли* [ПК,2(Пл–258)]; ~ *усӑмна́ло сӑба́јл'та, ќи-сӑ-спре́ме ќ-о́де нӑ-ло́ф. Оде нӑ-го́ре. Изле́ве адӣн за́јц, о-фа́ште за́јцо о-да́ве нӑ-ца́ро. Ош-адӣн па́к да́ве нӑ-то́о ца́рско· си́н. Нӑ-тре́тјоо за́јц фӑти́л амѕали́цкуто ѝӑде́ нӑ-го́р. Прӑфӑрли́л адна́ ту́мба зӑга́ро сӑ-чину́ве де́те* [ПК-,2(Ним–269)]; **3.** – (са) 'се пресели од едно на друго место' ~ *и на́пкум, нӑ-про́литта, кӑжа́а ќ-о́рме, о́ти уф-Мо́крӑне са́мо о́сӑм кӑ̆шти и́мше уста́нни ут-ти́а ни́нте... И сиде́ме та́м двӑна́јс гуди́ни го́р-до́лу. Ут-трина́јса ду два́јс пе́т. Ка́ дујде́ме нӑ-два́јс читвӑ̆рта, нӑ-два́јс-пе́та сӑ-прӑфӑрли́ме ту́к, уф-Бури́сuво* [ПК,2(Мор–222)]; **4.** 'навлезе во нова возрасна фаза' – кога човек ќе ја **префрли** педесеттата година, тогаш се кажува дека веќе е дедо, или стар **чувек;** ако е богат и ако има големо семејство, за неговиот живот се вика дека е **бегув,** т.е. дека живее како бег [ТГ,273].

**прӑфӑ̆рл'уве** impf **1.** 'покрива' ~ *прӑфӑ̆рли а́јн чӑрша́ф на-кре́вито, ќидо́от го́сте;* **2.** 'претерува, поминува преку она што е норма' ~ *ми-прӑфӑрли́ га́аре, ќ-о-у́друм* [ПК,2-(90]; **3.** 'преминува од едно место на живеење во друго', в. **прӑфӑ̆рле 3.** ~ *сӑ-прӑфӑрли́ уф-на́ска да-се́де га́аре* [ПК(Гӑр)].

**прӑцврӑ̆стуве** impf 'прави да биде нешто стабилно, односно спојува едно со друго' ~ *(тоо) шо гу прӑцврӑ̆стуве те́глуто* (= дрвото што го спојува ралото и јаремот) *нӑ бујдни́го* (= јаремот), *гу-фа́ште* – објаснување за називот **ка́ш** (= привој) [ПД,121].

**прӑце́де*** pf 'за да биде млекото чисто се става во **циди́лка** (вид тканина што има ситни дупчиња низ кои поминува млекото и така се чисти) ~ *цви́ка сӑ-ви́ке та́а шо́ сӑ-це́де ут-си́рӑнто. Та́а гӑ-пудва́рӑт, по́двара сӑ-ви́ке. Цви́кта ќа·-ту́риш уф-бӑ̆кӑ̆ро, ќа·-пудва́риш, ќа·-прӑце́диш. Се́тне по́дварта ќа·-иска́риш, и н'а· ќа·-пра́цејш и о́на уф-циди́лка ќа·-ту́риш, сӑ-чи́не та́м. Цви́кӑта се́тне гӑ·јре ќа·-шу́тниш, шо́ ќи-ј-пра́виш, во́да стӑну́ве* [ПК,2(Пл–256)] – наместо долгата форма за директен објект 'неа' се јавува номинативната **она:** **и о́на уф-циди́лка ќа·-ту́риш;** ~ *ќи-ј измо́лѕат о́фците,ќи-прӑце́дӑт мле́кто. Ак са́киш д-о· путси́риш ќ-о· путси́риш, а́к не́ ќо·-уста́виш з-у́тре. Ка́ гу-путси́рувиш нӑдно́ч ќи-му-ту́риш мӑја́та* (= сириште). *Ка́ ќи-му-ту́риш мӑја́та о́но ќи-сӑ-фа́те* [ПК,-2(Пл–255)] – во контекстот прави впечаток развојот на вокалното **л̥** во 'ол' **(измо́лѕат),** што претставува исклучок, наспрема регуларната замена 'ӑл'. Бидејќи долновардарските говори не допираат со говори што го познаваат односниов резултат, останува да се претпостави внатрешен развој, односно лабијализација, под влијание на соседното билабијално **м.**

**прӑце́не*** pf 'даде оценка, заклучи' ~ *нӑ кумши́ита Ил'о ќупте́н е́фтино, ни́ско му го (мо·) прӑцини́ле титу́но* [ПК(Гӑр)].

**прӑче́ке*** pf **1.** 'излезе во пресрет на оној што доаѓа' (да го поздрави и сл.), односно прими, дочека гости дома (пр. кога е празник)' ~ *мӑ зӑстӑна́а нӑ вра́тта уф мо́мчто, испӑдна́ све́курут и свӑкӑ̆рвӑта, ми дӑде́а еди́н ле́п прӑд ме́не, мӑ прӑчика́а сус ле́п, му сӑ зӑклӑјна́х*

*трú пăта, им бăкнáх пишúн на нúх рăка* [ИГ,117]; ~ *тáа úма чтúр-сăт дýши брáтја, сè на пýшка сă. Ќ-óјш тáмка, ќи тă прăче́кăт... ќи-испáдне óна, ќи-т дáде слáтко (дúско), ка-вé ќ-ти дáде, – уф óчте нéма да а пулéдниш* [ИГ,112]; ~ *увчарут радостин превнијут Св. Јуван си гу прачекуве куту ка треба и си бил ного радостин, оти и он са збрка уф свет. Ама уд неколко дена, пуминуве попут крај него и му веле: "Знаиш, утре е Св. Јуван!" – "Ими некни бише Св. Јуван, мер утре па!?" Нејсе и тоа ден си гу прачикал* [ТГ,26]; ~ *уф нидéл'та сạбáалинта ќи дóạт сфáтăве. Нивéс-тта ќи-ị прăче́ке нạ врáтта, ќи-гу пулéдне мóмчто низ прăстăнут, ќи-ị прăсéе сфáтăвто сус ичумéн, шиќéр и бубăќéрно сéме* [ИГ,117]; ~ *пáм-нум и дрýго, сé уф-нáс чéтта а-нусуваá. Кá ќи-дóјдат, тáтко си-ублéче: двé чúфта обéла, кужýф, бăлтóн. Нă-дрýмут ќ-óт дă-ј-прăче́ке, зă дă дóјдат уф-нáс. Чúко пă ќи-бpáне кучúнта дă-нé-лáат. Дур дă-ј-прăче́ке и сéлто ќи-сă-бăстúсе* [ПК,2(Кр–294)]; и: **причека*** ~ *му-тикнáло дă-óде у-плăнúнăта дéка тăрлăта дă-пусáка уд-уфчáрите дá-му-дáдăт мáлку бинúца зă-дă-сă-нăпúе. Уфчáрте гу-причикáле, му-дáшле кóлку сáка дă-сă-нăпúе бинúца и нă крáју му-дáшле идну-гулéмо гăр-не зă-дóма* [ДК,152]; ~ *ка се јава от Араплијте Ѓуро, ети тăрчаха солунските граѓани да го причекат* [МС(В),98]; ~ *кá утúшле уф прá-сите, си тăрчáло сăто бил'ýк уф мóрито... Па прафчáрити си би-гáле и утúјшле уф грáдут. Ету и сăта грáда испаднáла да гу причéкат* [MV(K),265]; ~ *субрáле пáк приă-тéл'цки идну-тувáр дăрва, гу-тувáр-вăт мăгáрто и си-грéде дóма дéтто.* – *"А бре, сúнко, мáјкă-му гу причéка, а бре, сúнко, шó стóри ти тóлку дéна? Јáс éт тă-прижáл'а"* [ДК,-149]; **2.** 'дочека нешто в раце' ~ *пуслéднуто брáт кăту-шо-гу сре-л'áл: уд-кóлку висúна дạ-пáдне чувéк јáс ќи-гу-причéкăм уд-дилéко, шо дạ-не-са-убúе"* [БМ(В),195]; ~*Ајде, цáрут ќи-а-рéше вá рăбóта. Оат нạ цáрут су-ќéрка-му. Рạдóсин цáрут е, шо напрạвúте? – сéга дạ-вúјмă нạ-кóгọ припáјѓа. И пупитá сăте кóј шо рăбутú. "Е, мóмта си-пáјѓăше, не? Аку не-а-причéкăше вó мáлиут нéли ќи са-утéпише?" – "Ќи-са-утéпише"; тóгăј нạ-нéгу припáѓа* [БМ(В),196]; **3.** 'доживее, дочека некој настан' (сп. ги зборовите на кумот кога благословува на крштевката на детето)~ *Госпут да му даде касмет и здраве. Да е живо, да е здраво, и Господ да даде винчинија да прачеке и он така да се пунаше!* [ТГ,115] (в. кај заглавниот збор **пунаше се**); **4.** 'сретне, односно дочека некаде некого' ~ *кóга сă-вăрúнах мă-прăчикáа нạ-пăтут и мă убрáа* [ПК(Гăр)]; ~ *дујдéме, дујдé-ме нă-кáјничето, áма нé нă-пуш-тýвăт уф-сéлто дă-óдме, уф-Тудó-рăво, áјде гóре уф-плáнинта. "Тýка (ричé) ки-прăнăќýвате, ýтре тáм нă-тúă кáмăне ки-сă-свáлите и-нúă ки-излéзăме, ки-вă-прăчéкăме"* [ПД,173]; ~ *кога една вечар, пред слăнце заоѓајне един чувек пу друмут трче ли трче. Арамијата ка гу виде оти са варке, му скина една лубаница и испадна да гу прачеке, да му ја даде. Али тоа што трчише не саке да застане, да ја земе. Воа му вели: "Стој, бре, на ти една лубаница, и речи: Бог да просте"* [ТГ,147] – во текстот имаме школски пример за употреба на адверсативниот сврзник **али: испадна да гу прачеке, да му ја даде. Али**

**тоа што трчише не саке да застане;** 5. 'ја спречи болеста да се шири' ~ *Кăту чúр е. Кăзăлшиш, то е лóшо нéшто. Ако нă-мóјш до-прăвăриш сăто тéло ќи-т-јо-фáте и гутóф-си. Тýк ми-излизé, фăтúх áс гă-стигнáх ýбуво и кá стујá и кá сту-јá, и сăбáјлинта зé нă-тăкá, нă-тăкá дă-гúне. Гинá, гинá, кá видéх áс óти гу-прăчикáх дă-сă-шúре...* [ПК-,2(239)]; **6.** изр.: **други торник да не та прачека!; Св. Никола да не гу прачекиш** – клетви запишани во Гевгелиско [ТГ,8]; од истиот регион: **нидел'а да не прачекум, ако сум рекла** [ТГ,308]; сп. пожелувања (исто од Гевгелиско): штом ќе седнат сите, домаќинот ќе се прекрсти, ќе **благу-слове,** ако работат се кажува: **"А јарлија работа! Сус здраве да са прачеке вршејне!"** (ако жнеат), **"сус здраве да гу прачекме воја леб!";** ако окопуваат пченка: **"Госпуд да даде здраве и време, сус леко да и суберме...!";** ако копаат лозје: **"Гос-пуд да даде век и здраве, сус мирак груздубер да прачекме, пикмез да варме, вино да празме...!"** [ТГ,19]

**прăчекăве** impf **1.**'дочекува гости за празник' ~ *тоа прастанал наваја работа, дунесуве една овца и дубијве име Јуван. Увчарут радостин првнијут Св. Јуван си гу прачекуве куту ка треба* [ТГ,26]; **2.** 'срећава некого на пат' ~ *на ýтрăта дéн сабáалинта, пá сă фáшќăт, сă бóрăт ду вéчăрта. Пá нă мужéл да нăдвúе нú тóа, нú тóа. Ка си óдăт вóа нăнáк'и, тóа нăвáк'и, вóа дéтто гу прăчéкăве адна бáба* [ИГ,113]; ~ *"Дéк, кăжáли, ќ-óјме дă-сă-пúтуме?" – "Ај ќ-óјме нă-пóпо, óн ги-знá зăкóнто". Уддéли нă-пóпо. Дóбро-ама ѓáвуло сă-чинáл пóн и-ги-прăчéкуве нă-пăто. Нă-истúнско пóн нé óдат, не-ј-пуштýве* [ПД,165]; в. **причикува.**

**прăчичка** f, dem. 'мала прачка' ~ *дјá-волот га отворú. Имаши нетри áф кутúата една прăчичка, га зема дјáволат прăчичката áф ракáта му и му вéли на човéко: "é, што сáкаш сегá да ти дадé кутúата?"* [V,PM,148].

**прăчýве (сă)** impf 'се присторува, се прислушува нешто' ~ *лисúцта ричéла: "нáшјо сăјбúа úма нéка гулéма бил'á". "Ај марú, спúј тú", кăжáла мéчкăта. И вăлко тăкá: "Спúј, тăкá т-сă-прăчýве нă-тéбе". Пá ги вúке тóо. Чýла мéч-ката, тáп синцú-ро, пýшта се пу-пăто* [ПК,2(Мор–229)]; в. **прич'ýі (сă).**

**прăшéте*** pf ' 'се движи без работа, разгледа, намине' ~ *áс бúх уф-Кýкушко, дóле, ус-автумбúл, ги-прăштáх сúте сéла, сúте, ду-кýче, ду-мéтро... пăрво утúах уф-Дрăгу-мúрци. У-Дрăгумúрци гу-нăјдéх Ди-нúш Гáл'уф. Он-éј нáш чувéк. Уф-Дрăгумúрци úма óсум кăшти нáши – Мăкидóнци, дрýјсте сă-Гăрци* [ПК,2(Крец–306)]; ~ *вéчăрта една гăрчка пăтрóла пуминá. Сăбáјл'то нéма нúшто, бăлгăрските вујнúци флизéа уф-Мóкрăне с-нóжуфто нă-пýшките, тéрат пу-кăштте дă-нéма Гăр-ци устáнни уф-сéлто. Прăшитáа кăштте, испăднáа сéлто нă-вóнка* [ПК,2(222)] – случај на употреба на беспредлошки дода-ток за место: **испăднáа сéлто нă-вóнка** (м. '... от сéлто нă-вóнка'); и: **прешета*** ~ *малој моме јубава,[ дур јубава, сенлива![ – сата каза прешитах,[ твоје лико не најдех,[ дур јутидох в Цариград,[ тамо ти најдох лико* [ТГ,52].

**прăшетуве** impf, в. **прăшете** ~ *уф-Нимáнци тáм г-утипáли Тýрцте нă-Милáн, нă-Гóце Дéлчув брáт-му... нéли кумúти, прăшéтуват тáм*

*ве́чӑр, ве́чӑр ше́тат, де́не ше́тат, а́ма дӑ-нӑ-мо́ж дӑ-ј-ви́дат бе́јсте. Ка́ уддéл, ка́ чинва́л, не́куј Ту́рчин изле́гӑл. Он пӑ пу́зӑт-ка́мино сӑ-крија́л, Мила́н. То́ пу́сти Ту́рчино, ка́ фӑрли́л пра́во г-удри́л уф-гла́вата* [ПК,2(256)];

**прӑшѝрин** pf 'кога нешто ќе зафати поголем простор' ~ *и се́тне утѝшли дӑ-те́рӑт цӑрква прӑ-ри́мско владѝка. Он ре́кӑл: "Ќи-ви-да́м цӑрква уф Со́лӑн, а́к бу́јте кӑтули́ци". И тӑка́ стӑна́- ли кӑтули́ци... Кӑтули́цвуто ут-то́-ј прӑши́рно уф–Ку́кушко* [ПК2(Крец-306)].

**прӑшѝна** f 'магла од ситни честици од нешто, во случајот ситен прав од еден вид печурка' ~ *то тăрка́лто, а врӑс то́о ту́ка прӑс пумина́ и мӑ-изгуре́. Чура́по а́с иска́рум, гле́дум ма́лчко сӑ-дӑрже но́хуто. Гу-вӑрѕа́х кӑпи́но ли́сто. Ут-та́а кӑпи́нта ли́сто нӑјде́х пу́фка, гу-вӑрѕа́х. Сӑ-ја́де пиши́н* (пуфката), *кӑту гӑба, на́пкум ќи-исӑа́не, изле́ве прӑши́на, а́ма но́го не́што-ј тӑва́* (= многу е корисно), *кӑфе́но-ј* [ПК,2(240)].

**прӑштила** f, pl. 'врвките со кои се врзува (стега) престилката'; сп. обичај: ~ кога се пораѓа трудница бабата што доаѓа да помага прво ќе ја симне шамијата, ќе ги одврзе *прӑштилата* од престилката (во говорот *ирам)* и потоа со марама три пати благо ќе ја удри по половината, зборувајќи: *"Свита Бугуројца на помуш да ни биде!"* [ТГ,105].

**псалт** m 'тој што пее в црква заедно со свештеникот' ~ *му вилѝ: "за ти да́м бш'ти пари́ да по́ш', да на́јдиш' иди́н пса́лт ху́бав да т'ạ науч'ѝ да пса́лӑш"* [MS,t,26].

**псалтика** pl 'книги (пр. за црковно пеење)' ~ *тогас скору беха из-л'али новите псалтика; детету, кату знаиши мӑра от старите, сакаши да си научи и от новите* [V,PM,37].

**пса́ла**, и: **пщала*** impf **1.** 'кога свештено лице пее в црква' [MS,s,91]~ *то́ј и вилѝ: "н'а́ј ч'е́ркфа да по́ш' саба́лин да фа́тиш' да пса́лаш'"* [MS,t,27]; ~ *му вилѝ: "за ти да́м бш'ти пари́ да по́ш', да на́јдиш' иди́н пса́лт ху́бав да т'ạ науч'ѝ да пса́лӑш"* [MS,t,26]; ~ *"ина-ле́јка, му-ве́ле, си-зӑбе́су нӑ-па́шкӑта, си-со́бра тро́ ри́би". – "Е, литури́јте?" Му-ве́ле: "Нӑ-ину-по́п та́му, му-ве́ле, ути́ду му-пумо́жи дӑ-му-пца́лӑм, му-ве́ле, ми да́ди тро́ литури́ј"* [ДК,118]; ~ *тогај за викнат и попот, за донесат и едно бл'удо пшеница варена и една литургиа, за благослови попот, ки прекади на сичките тамо, вел'ајке: "Свјатиј Боже". После това псалит на празникот тропарии* [V,PM,251]; **2.** 'пее' (птица) ~ *прул'е́тна пи́л'ạту на го́р'ạ и фа́ти да пса́- ла и то́ј фа́ти да гу гл'е́да* [MSt,45].

**пса́лан'е́*** n 'пеење в црква' ~ *и ја пи́та: "как т'ạ аре́си пса́лан'е́ту?"* [MS,t,27].

**псалтѝр** m 'книга со псалми' (извадоци од Библијата) ~ *е́м и ве́ли: Как ве́лити ви́а за Христо́с, чи́и си́н да бу́ди? Ве́л'ат на не́гу: Дави́дуво. Ве́ли на ни́х: Ими как Дави́д му ви́ка на не́го у-ду́хот Афе́ндо, шо му ве́ли уф псалти́рут* [MV(K),270].

**псето** n, zool. Canis familiaris 'домашно животно, што ја чува куќата и домашните животни' ~ *като си качиши на скалата, дур да влезе на крал'увата одаја, детето од три дана като беши хванал да мо дава каршилак на крал'а, да му отговарја преслатки збори, да мо вели на кралу, зашто не излези да го сретне, да го брани от псетите* [V,P-

M,244] – во текстот среќаваме 2 примера во кои еднослоожни именки во множина се јавуваат со наставката **–и: преслатки збори** (м. 'зборови') и: **да го брани от псетите** (м. 'псетата); – во северната регија (од Долноварларско) освен **псето** обичен е називот **куче**. Сепак првоспоменатиот збор **псето** често се употребува во клетви: **цета да те јадат; псето ниедно;** има и др. називи за слично – навредливо обраќање [в. кај ТГ,129].

**псешки** adj **1.** 'нешто што се однесува на *псето*' – брадавиците (мали израстоци што може да се јават врз кожата на човек) ги има три вида: *обични, магарешки* и *псешки* коишто се множат една до друга и можат да ја зафатат целата рака. Според народната медицина брадавиците се лекуваат на тој начин што со игла ќе се протне конец во нив и за неколку дена ќе се исушат [ТГ,236]; **2.** изр. **псешка работа** – ако при ткаењето се јават проблеми, тогаш таа што ткае ќе каже: *псешка работа! Капа да ти падне, да не са врниш да си а земиш. Седни па прапејви!* [ТГ,364].

**псо́вани** n 'обраќање со безобразни зборови во кои се споменува и зборот *мајка*' [MS,s,91].

**псувантина** f 'проклетство', в. **псо́вани** [MS,s,92].

**псуи*** (и: **псуј**) impf 'кога некој се обраќа со безобразни зборови кон некого и при тоа ги споменува зборовите **мајка** односно **сестра**' ~ *едно време имаши един јунак, името му беши Грујо Шкиндерлиа. Тојнака беши млогу слаб на снагата, но имаши живо сăрце. Едноч тихиса, един човек му и псул мајката, и тој един јумрук гу удри и му извади душата* [V,PM,76].

**псуни́са*** pf 'купи' ~ *т'á му вилú: "за ти дáм парú, за да пóш' на Еврóпа, за псунúсаш' имáни"* [MS,t,27].

**псуни́сува*** impf, в. **псуни́са** ~ *и утúват ут н'éгу псунúсуват и гу гл'éдат у ферш'иматúт'а* [MS,t,14]; ~ *ш'úч'-кију инсáн с'é ут н'éс дугáн'а псунúсувáха* [MS,t,28].

**псуру́ч'ки** pl.tt. 'парчиња од нешто во форма на тесто што се прилепуваат на ѕид' [MS,s,92] (колку што ми е познато така се лепат лепешките од крави или волови).

**пти́ца** f, zool., в. **пиле** ~ *и пишмáн стáнал и тăргнал да-го-бáра. И, шетáјки го-нáшал до-дăрвото мăртаф. И тогá рéкал óти: "Не-милýвам да-живéам, на-Гóспо, ќи ми-напрáјш птúца, не-милýвам живóт вéчи. Кáде-е брáт ми, тáм и áс"* [ЛС(К),116].

**пти́чка*** f, dem. од 'птица' ~ *Тáм си снисéл трú јáјца и си-л'упúл трú пилúшичка. Лисúцта кă-нăучúла óти úма тáм пúлишча óде дă-му-и-сáка. И му-вúка: "Ќос Кусýле, вăртăм пáшка, сéчăм дăбúчка, пýшчи ми пúле". И вá птúчкăта му-пушчúла аднóчку* [ВБ(Кр),313-314].

**пу** (и: **по**) praep **1.**'укажува на простор со кој господари некој (во случајот со земјата)' – наместо предлогот **на** ~ *на вáа саáт си радувáл Исус уф сăрцито, да ричé: На тéбе, Тáтко, сă испувјидýвам, Стопáн на нéбито и пу зéмн'ата* [MV(K),262]; **2.** 'пространство во чии граници се врши дејството', со значење: **на, низ, по,**' ~ *видé двé кайци шо стојáле уф блáтуту, па рибáрити испаднáле уф каúцити, а мúша грúпут. Па он а флéгал уф идно́ каúк, шо бéши ут Сúмона, му пúта на нéгу да гу влéчи мáло нúшт'о пу сýхуту*

[MV(K)272] – во контекстот се забележуваат две посебности: прво употреба на предлогот **од** кога укажува на посвојност: **кайк, шо бéши ут Сúмона** (м. 'на Симона') – со ова и со други карактеристики јужните македонски говори се вклучуваат во оние што трпеле силно влијание од балканските (несловенски) јазици; второ: проширена употреба на предлогот **уф** (< 'во') наместо 'од' – **па рибáрити испаднáле уф кайците, а мúна грúпут** (м. 'испаднале од каиците); ~ *гу пúта ...: "гу ни дáва на м'éн'ạ, да гу јáхна да сă раш'éтам пу с'éлуту?"* [MS,t,20]; ~ *как б'ăгаш'и пу сукáку, вúд'ạ инá пóрта утвóрина* [MS,t,56]; ~ *"за ш'éтати пу сукáциту, катý прóсјạц'éту ут кăш'та на кăш'та!"* [MS,t,84]; ~ *дóшạл Човéшноу Сúн да прибéри загубéнито. Ка вéлите вúа? Аку му сạ чúни на нéкој да úма стó óфци, и да си загúни идéн ут нúх, не устáва деведéјсет и дéвет, да ки кинúса пу планúнити, да пáла загубéнито?* [MV(K),262] – случај на нарушена конгруенција: **да си загúни идéн ут нúх** (м. 'една' – од овците); ~ *"н'ắсă јác кăтý вáм будалá да фáтам н'éс, ш'у хóд'ăт пу зим'áта, јác фáш'там да л'áтат на вит'ạрóт"* [MS,t,75]; ~ *дјатето зема ушницуте, пу лагăмот* (= подземен ходник) *пак излезе аф бабината кăшта. От тамунака отиде праве на куумџиата на дјуќанот* [V,PM,68]; ~ *сă прим'ắн'а у нác рýба кутý мисинч'úната ... и пáк пу бахч'áта на гóр'ạ на дóл, ја прáви хардаýш'* [MS,t,33]; ~ *и отаму кату сос крила и летнал по син'у небо, да беши изл'ал на едно широко поле* [V,PM,181]; ~ *"сегá ми е стрáм кáк да излéзам прéт господáро ми и прет човéците, и затовá хóдја по тáја гóра"* [V,PM-,21]; ~ *и еднош излезоха по гората сос жената му, на Бога се верно мол'аха, хем вел'аха: "милички Боже, на нам от сарце чендо да на дадеш, та нека е и змиа!"* – во контекстот имаме уште една потврда за тоа дека во овие говори остатоците од падежниот систем кај заменките недоволно функционираат: употреба на полната заменска форма за дативен предмет **нам** во комбинација со предлогот **на** (**на нам от сарце чендо да на дадеш** – во др. говори: 'нам', односно 'на нас'); ~ *синóт му, што и бúл млóгу хáрин, милостúф и прáв човéк, кладé тил'áл да вúка по пазăрите: "нá кóгу úма тáтко му да дáва пет пáри, да дóјди сјáкој да си ги зéми!"* [V,PM,108]; ~ *кату га најдех, си облагнах та фатих по сичката кăшта да терам* [V,PM,40]; ~ *кату са вревиши тaја болка, от реч на реч отиде, са причу дур на царјут. Тогас царјут турил тел'али да викат по секој село и по секој грат: кој да знаи тaја болка, от дека испаднала, млого миждe има от царјут* [V,PM,-194]; **3.** 'кога укажува дека во одреден простор нешто постои' (често со значење '**во**') ~ *мăлéчко кýче, тúă пу грáдо ги úма, тúă сúтните кучúна* [ПД(125]; ~ *тaj трéва зă бúшките, нúско рácте, пу-зéмăта-ј то, жăлти кúткички сúтни цăфте* [ПД(123)]; ~ *си застанá* (пишува 'растана' – евидентно печатна грешка) *прóступ, и ричé на нúх: Кóј ут вác нéма грéх, тóа нéка фăрли кáмин нáпри наврạс нéа. Ка и слушáле тúи, и пу сăрцито си знáја сéкој, фатúле да бéгат* [MV(K)-,316]; ~ *некој од них имăт и пу друзи села, ама малцă куки* [ME(P)-,86]; ~ *пу-јнó вр'ắм'ạ Настрадúн-*

*хоџ'а и уч'ел на фурната* [MS,t,56]; ~ *и тугас гу пуш'тами винуту, гу напулнувами пу бăнч'фит'а и пу варелиту* [MS,t,4]; **4**. 'укажува на управеност на движење, наместо **кај**' ~ *едно време имаши един сиромах, којто пу сапунџиите носиши пепел и са храниши* [V,PM,47]; ~ *са чиní хикимџиа, отиде по касабите, шетал, хем викаши: "хекимџиа! – кој сака стара болка да излекува?"* [V,PM,28]; ~ *и си чини богатјувата керка л'аставичка и чини да летни. Царјув син просрја рăка да га фати богатјувата керка за пашката, и остана опашката на негу, и л'аставичка летна по небету* [V,P-M,73]; ~ *испадни пу пăтиишти и пу градинити, и кој ки најдиш кани гу, да сă напăлни кукaта ми... Оти ногу л'уди канети, да малци сă чисти* [MV(K),278]; ~ *тојнака, как га зема грошовету, га тури аф пазвата му и трăгнал да иди по пубратимиту му* [V,PM,33]; ~ *идал дома кăжувал: "Ме-ј мăка, викал, зăшо дă-краде пу-сирмăштиј. Не-ј арна та: рăбота. Ка ќо:-земе шејо, ка ќо:-уткраде му-ужднрум пу-ајн шăмар"* [ПД,169]; **5**. 'укажува на место каде нешто е ставено, со значење **на**' ~ *сандалу станува ут п'ет', ут ш'ес прăнч'ки, усăхнува сандалу закацини пу ш'ајкит'а, пу стр'аата* [MS,t,5]; 6. 'кога нешто некому е упатено' ~ *петте леба на вечăра имин ден; на застрăта ќи дое попут да дига пăнăг'иа. Кој сакше, закол'ăвше курбан, кој сакше варено гу дăваа пу кумшиј, пу руднини* [ИГ, 118]; ~ *ќе-се-берат сватове да-ќе-зеват што-ќе-зеват работи за-момата. Момчето ќе-и-купи тија работи: черепи ќе-купи, папуци, ќе-купи покривало – по очите му-го-турват на-невестата, да-не-се-гледа невестата* [ВЕв(Бар)]; ~ *имăше три партизајне там, гу свалија ут-кубилта сăмарут, гу скинаја ... извадија три пиштоли, ги кладеја у-сăмарут и три книги и ми ричеја: вјајни-а кубилта сега оди у Бизуву. Ка-ќи-одиш ду-Бизуву един стап пу-кубилта да-и-заминиш Гăрџте* [БМ(Сар),204]; **7**. 'да укаже дека нешто се случува во омеѓен простор, со значење: меѓу' ~ *фаш'та да брка пу партăлиту, фустан'а три-се, там гл'еда, тука гл'еда* [MS,-t,11]; **8**.'укажува на управеност на движење, наместо **кај**' ~ *едно време имаши един сиромах, којто пу сапунџиите носиши пепел и са храниши* [V,PM,47]; ~ *тојнака, как га зема грошовету, га тури аф пазвата му и трăгнал да иди по пубратимиту му* [V,PM,33]; ~ *идал дома кăжувал: "Ме-ј мăка, викал, зăшо дă-краде пу-сирмăштиј. Не-ј арна та: рăбота. Ка ќо:-земе шејо, ка ќо:-уткраде му-ужднрум пу-ајн шăмар"* [ПД,169]; **9**. 'укажува на следење, наместо **по**' ~ *"Ште, излезе Кекаро и Бојко, двојца". Тија беха овчари. Напкун ха по ни бре! Они ка видеха, што ки фатиме, а вăрлија кабаницата* [MC(B),92]; ~ *и тојнака, кату виде веки злоту сѐ по него ходи, са покаја* [V,PM,40]; **10**. 'усмереност на дејството, наместо **на, од**' ~ *и рече сос умот му: "Еј гиди глава, алтини и сребро ми давали, не сам земал, да си чинам кату татко ми чорбаџиа, л'у земах един тас, што не врјаднува двајси гроша!" И кату се науми това, гу удри по земјата тасот, гу разби"* [V,PM277]; ~ *утринта рано трагнали двата да бјагат. Кату чу татку и, ча побегнаа, ха и зел*

*после да а тера и а пристигна на пăнтјут. Ама младата самовила знајала млогу, та фати на јуна-кот, гу удри по земјата* [V,РМ,-279]; **11**. 'укажува на цел на движењето, со значење **за**, односно **на**' ~ *пишúн ќи дóăт линáрќи, двăнáјсăт жéни (армасáрќи) пу мă-лéчќут нишáн. Дéсит дýши армá-сáре; свéкурут, дéвирут, ќи дунéсăт алтăјне, пăпýци, купрúнин кăврăк, шăмúа, кóлба, сéнка, спăлéто* [ИГ,-116]; ~ *"Шó дă-нăпрáм, шó бúше тáте?" – "Ми-тáт-ти, рăчéл, сúн-ко кáк бише-жúф úмише éдна пýш-ка, óдише пу-лóф, лувцú бúше"* [ПД,154];~ *"Јáс, ричéл, тăкá, тăкá, óдум пу-крáдăне нă-вéчăр, ричéл"* [ПД,169];~ *Исус гуворú, да ричé: Hé сам дујдéн за дрýго нúшто, тýќу пу óфцити загубéни на Из...-цка зéмн'а. Жéната ка дујдéла, му са пуклąнú на нéгу, да вил'áла: А фéндо, помúлуј ми* [MV(K),272]; **12**. 'во некоја временска секвенца се случува нешто' ~ *по грозди време и собрала една кошничка грозди, и со една игла зарната ги дупиши и на дупките дребна отрова посипа* [V,РМ,213]; ~ *ниту тóј да га вúди, нúту же- нáта нéгу, та утринтá оштu по зор'ата да га остáви пáк женáта сáма* [V,РМ,10]; ~ *кату гу зе тјумјусукот харамиата, му вели на царјут: "царју, по што време да дојда утри на конаќут?"* [V,РМ,210]; ~ *отиде царјув син на чаирите, легнаха двата близу-близу; ама истом по ранината хрăтленту сос опашката си земуваше от реката вода и напрăскаше околу момата тревите* [V,РМ,71]; ~ *бостанот стана кату орман, хем и врăзал либиници млого.По либиници време татко ми и вјахнал пентелот и јазе котката* [V,РМ,202]; ~ *пу-ч'ивáш'т'éм, пуч'ивáш'т'éм си дóј-дух у с'éлуту сабáкарш'и* (*пу пру-зáр'ąни* = во мугрите) [MS,t,2]; ~ *вéл'ат на нéгу Ученúцити: Дидáскале, сéга ти сакáле да ти фрăцкат су кáмини Јудéите, па тáму сáкаш да си óдиш? Гувóри Исус: Hé į дванá-десет саáта дéнут? Кóј пуудúл на дéнут, нé си супнýа, óти му сă глéда вúделот, и áку пуóди нéкој пу нóќа, сă сóпка* [MV(K)286] – во текстот имаме прашална реченица без партикулата '(да)ли': **Hé į дванáде-сет саáта дéнут**?; **13**. 'означува време по некој настан (пр. по некој праз-ник)' ~ *пу-Питрóвдин, уф-тáа пýкта жéга избигáме уд-дóл;* ~ *пу рăчóкут ќи пулéгнăт мáлце. Нáпкунта ќи дóе, па ќи ужúнăвąт. Иќиндúа. Ќи скăлкăт лук уф уцéт и ќи ужúнăт* ]ИГ,119]; ~ *да как сă сфăршúле днúти уф литургúити, си утúди дóма му, и пу тúи днúти нáпăкон устанá тéшка Елисáва жéната му, и си скрúиши пéт месéци, ем вéлеши: Ету такá ми чинú Гóспот на мóј-ти днú... да сă чúнам ризúл пу л'ýдито* [MV(K),272]; ~ *Царјут му рекла: "да дојдиш утри по пладнина"* [V,РМ,210]; ~ *пу ик'индúа уше един сáат или двá ќи рăботăт, ќ-си óăт. Шо е дилéко нúва, и пó-рáно си óдăт* ]ИГ,119]; **14**. 'укажува на состојба на времето (како метеоро-лошки поим)' ~ *пу-тáа мăглата, а тýк, а тáм сă-изгубúме...;* **15** 'за искажување дека нешто се врши сообразно според нешто друго' ~ *дека, по приказната, са напија вода Артаксеркувјут аскер, ут коа се јсуши Галик* [МЕ(Р),72]. **16**. 'кога нешто се замотува (во случајот околу прстот), наместо предлогот **околу**, односно **на**' ~ *тогáс тúнака да ги фáтиш да им скúниш по еднó*

*вла́кно от па́шките и по едно́ вла́кно от ши́ата; влакна́та ти́нака да ги зави́еш по пра̌стит'а ти* [V,PM,124]; **17.** 'упатува на редослед: едно зад друго' ~ *му докара и една паница просу. Как чини да му гу турни аф кошничката, са турна на земјата. Сакаши да гу собере тјанака, тојнака не оставиши: сакаши сам да гу собере от земјата по едно по едно за̌рно;* подолу на истата страница: *ки гу собрам по за̌рно по за̌рно* [V,PM,72]– плеонастичка употреба на предлогот **по**: *по едно по едно за̌рно* наместо 'едно по едно'; односно *по за̌рно по за̌рно* место 'за̌рно по за̌рно'; ~ *и разбра́хми шо са исти́на не́гуво кажува́ни. Има и о́шти дру́зи но́гу, ко́лко а чини́л Исус; ти́а а́ку са́каа да са̌ пи́шат са̌ти иде́н пу иде́н, си́та дуња́та, ка си у́мам, не́ бе́ши каби́л да и прибе́ри кни́гити шо ки са̌ пи́саа. А мин* [MV(K),...]; ~ *отидоха на сиромаховата нива, најдели крушата, по крушата и плочата* [V,PM,32]; **18.** 'упатува на распределба' ~ *најдоха на па̌т'у един човек, којто имаши на двете му ноги пу две мелници* [V,PM,44]; ~ *з'е́ват ко́ткaта и курди́суват крусно́ту, закува́ват два ко́ли, кла́ват и пу иди́н ка́мин' на крајо́* [MS,t,7]; ~ *враза́ч'инут ха... вра̌зува сно́пи; пу д'е́сит' сно́пи ха пра́и ста́ва* [MS,t,66] – присуство на множински форми кај едносложни именки со наставката **-и: вра̌зува сно́пи; пу д'е́сит' сно́пи**; ~ *умрентујут длаговал на три арнаути по сто гроша, и арнаутиту не оставиха да гу зара̌јат ... му даде́ по сто гроша на секој арнаутин* [V,PM,33]; ~ *едно́ врја́ме три́ арга́ти побра́тими би́ли, рабо́теха и трои́цата по шејсе́т па́ри на де́н, работи́ха така́ мло́гу врја́ме* [V-PM,118]; ~ *ца́рцките л'у́ди си собра́ха меѓу ни́хка, збо́р чи́нат, ка́к да чи́нат. Еди́н от ни́хка ве́ли: "о́лан, а́ди да и́дими на́ арга́тино, што затвори́ ца́рјут, да са пи́тами, бе́лким о́н зна́е, ча́ то́јнака ра́боти по шејсе́т па́ри!"* [V,PM,118]; ~ *и-то́ до́ктуро ве́ле: "Ја́с у́тре уна́да̌н си-о́дум, пу-то́ на̌-ме́н ме-во́л'а̌та, а́ку са́киш да̌-ми-да́јш до́бро, аку-не́ ки-ста́нум ки-с-о́дум". Не́-му-се-да́ва̌ на̌-ца́ро* [ПД,149]; **19.** 'кога нешто се врши под одредени услови' ~ *де́јна а пра́ват пу ле́тну сла̌нце[ но́јќја се ту́рва пу мисичи́на* [ME(P),95]; ~ *да ти ш'ту ста̌пна до́л на дво́ру ди́рата за уста́ни да пу ди́рата за т'ą фа́т'ат* [MS,t,22]; ~ *гу имале не са̌л са̌т Постул, пу приказните на наште силјајне, ми дистина̌-два̌најсит села на̌окулу* [ME(P),85]; 20. 'за означување на заедништво, придружба, наместо **со**' ~ *и кога са чини на петнајси или на двајси години, татку му гу зема пу негу да гу чини пепеларин: негов занајат да гу научи. И детето, кату беши млогу умно, послуша на татко му и отиде пу негу* [V,PM,47-48]; ~ *бре-ту́ка, бре-та́м, ца́рска̌та мо́ма а-не́ма. Вујни́ ца́ро пушчи́л, чина́л, на̌-мо́жа̌т да-зе́мат. Ти́ живо́тните, ме́чките, лиши́ците, ва̌лците са̌-бури́ле, уд-го́ре ка́ма̌не пушчува́ле. И-ра̌че́л ца́ро: "Не́ма фа́јда, ја́с то́лко во́јска иста̌па́х з-е́дна шче́рки, да́ј ки-ви́да̌ме пу-ба́би, пу-ма̌ги́". Не́ли та̌кви́ ста́ри же́ни има́ло, ма̌ги́ шо-пра̌ви́ле – ма̌ге́сници* [ПД,154]; ~ *"как ки идими на халвациината, да имаш пила по тебика та да фатиш дингилите да ги делаш, да си разбие кучиата"* [V,PM,56]; ~ *затова отидоха един ден, му вел'ат на царјут: "царју, ах царју, харну сега гу имаш това ју-*

*нак по тебика, но да имаш на протудраку гăлăбите, сетника друг кату тебика нема да има на земјата"* [V,PM,44]; ~ *му са поклони и му рече: "ми некеш и меника да дојдам по тебика?"* [V,PM,44]; ~ *тој, кату излезе един ден заран вăнка, ету гленда един калабалăк да иде каде неговата златна кула, и кату не имал по негу друг човек да пусни, за да са научи, толкос калабалик што сака* [V,PM,216] – во контекстот имаме употреба на сврзникот **да** со интенсионално-декларативно значење, наместо 'дека': **гленда един калабалăк да иде; 21.** 'кога укажува на предмет за кој некој се фаќа' ~ *óн ричé: Ниму плáкати, не умрé, тукý спúи. И са смејáле су нéгу, знáја шо умрé. Па óн а-извадú сăти нáдвор, и а фатú на нéа пу рăцити, а викá, да му ричé: Мóма, стáни си. И сă варнá дýшата на нéа, и станá на тóа саáт* [MV(K),27] – имаме случај кога во функција на вокатив се јавува номинативна форма: **му ричé: Мóма, стáни си; 22.** 'кога упатува на нешто' ~ *да застанá З..., ричé на Исус: Ету пулувúната стóка, Афéндо, му дáвам на сиромáсити; и аку излạжáх нéкуа пу áкут ки му сă вăрнам читúри кáта* [MV(K),280]; **23. други** случаи: **а.** кога предлогот **пу** е удвоен: ~ *идúн ч'ув'ăк ... клáва лóзи на рóпкит'ạ и двамúна дýш'и úмат пу-пујнó кóлч'ạ и ги фтúскат лóзит'ạ* [MS,t,4]; **б.** со предлогот **на** ~ *ут там, н'ắ закáраха у Бад'éмч'ифлúк и там с'ạд'ắхми пу на с'éдим, óсим м'ắјинц'ạ* [MS,t,2]; **в.** со бројната форма 'една' што се редуцирала во **на** ~ *утúдух пу-на дв'ắ гудúни на нос занајáт' да ш'úја* [MS,t,87]; ~ *му удрú у нуѕ'ắт'ạ пу-на дв'ắ брáдва, му разбú нуѕ'ắт'ạ* [MS,t,77].

**пý** (< 'повеќе') adv ~ *и стујú пý на пạтнáјси дни и úди с'éтн'ạ динкш'úјата да гу стóри д'éнѓуви* [MS,t,5].

**пý·** interj 'служи за засилување, да укаже дека нешто се прави во голема мерка' ~ *пóпо сјá· вúке: "Е Лýдо, ричéл, не-бúше мăрфéт тú нă-гóл гắс дă-мă-рăскóкувиш вá·дăн, сјá· ки-свúриш сус-жé·нта зá·дно к-игрá·ме"... бăкăлắм сéга, гутóви, к-игрá·т óро. Кá зăсвúруве то·, мắш и-жéна, пý·, дúм стăнáло, игрá·т* [ПД,163].

**пуáпка** f 'јадење наутро' ~ *нă дрýго мéсто вúкат úнак, нúạ вúкме пуáпка...* ~ *бýјрум нă-пуáпка* (= повели на појадок) [ПК,2(90)].

**пуáпне** pf в. **пуáпнуве** ~ *кă ќ-óјме нạ жéтва, ќи пуáпниме, ќи зạфáтме. Ми úма лéпче, úма лýкче, úма сúрăнце – кóј шо úме. И ќи зăфáтме дạ жнúјме. Ако зăбáве рăчóкут, пá ќ-си áпниме, нé ќи тăрпиме – шо вéл'ăт* [ИГ,119]; ~ *от не идиш, снајо,[ заедно да ручме?[ рачок ти истина![ што си веле Јана,[ веле ем гуворе:[ "Мале, мила мале,[ гуведа ка тирах,[ јуф мајка се врнах,[ тамо си пуапнах,[ сега не-м са јаде"* [ТГ,330].

**пуáпнуве** impf **1.** 'јаде наутро, пред да почнат со полските работи (*купајне, кусејне, жнијајне* и др.), специјално јадење за *пуапка*, не се спрема' – кога *пуапнуват* в поле, на нива, јадат: леб, сирење, лук, односно она што останало од вечерата [ТГ,19]; **2.** 'јаде набрзина, каснува' ~ *пучéкјо·, сјáа ќи-дóо, пуáпнуве* [ПК,2(90)].

**пуб'ạсн'áва** impf 'станува бесен, опфатен од болеста беснило' – основно за

куче ~ *пуб'ąсн'á кýч'ату* [MS,s,92]; сп. **уб'ąсн'á**.

**пубе́рка** f 'берење на изостанати плодови од главната берба (пр. ореви)' ~ *ѓóмити на пубе́рка бúхми, ама нúшто не нąјдéхме* [ПК(Мор)].

**пубесне** pf 'кога човек ќе биде каснат од бесно куче може да *пубесне,* или да *избиснеје*'. Дека е човекот *фатен уд бес* се познава по тоа дека непрестано чувствува како нешто да му се врти во главата и добива несвестица. Постојат 2 начина на народско "лекување", првиот се состои во тоа со остар брич да му се малце исече сината жиличка што ја имаме под јазикот и да истече малку крв, тоа се вика *да му се сече бес;* вториот начин на лекување е следниот: човекот влегува во длабока каца полна со вода што треба да му допира до устата, потоа се зема *угорен вршник* и со него го горат по темето толку колку може да издржи [ТГ,237] – се разбира дека денеска ваквиот начин на "лекување" не се практикува .

**Пубијн Камин** top. – во селото **Богородица** (*Бугуројца*) веднаш над црквата има мал рид што се вика *Пубијн Камин* – името го добил по тоа што има заботен (*пубијн*) камен во висина околу 2 м., а во обем колку еден обичен човек. Преданието зборува дека на тоа место имало некогаш манастир што се викал *Св. Тодур.* Кога е срушен манастирот не се знае, но останало преданието и тој камен. Навечер, спроти празникот *Св. Тодур* тука доаѓаат нероткињи не само од с. *Бугуројца,* туку и од други соседни села и во самракот по три пати ќе се завртат околу *Пубијн камин,* верувајќи дека магијата што некој ја фрлил врз нив ќе биде раскината и во иднина ќе можат да родат [ТГ,64] – суеверие.

**пубиле́н*** adj 'нешто што добило боја на снег, на млеко' ~ *тáм дéка-ј пубилéна бýбăта, дą-рéчме шо-сáке дą-нáјде мéстo зą-кужýруви дą-вúе, ќи-са-пубéле пу-тúе вéјкте, бéла ќибúде, сăта бýба ќи-са-нąкáче нąвéјкте* [БМ(Стр),201].

**пуби́рук** m, в. **пубе́рка** [ИГ,128].

**публеде*** pf 'кога некој од преголема возбуда, особено од страв, ќе ја изгуби бојата на лицето, и ќе стане блед' ~ *и, тăкá, гу-фąтú нą-тăквó дéјту, вóјникут, и вó ричé: "А, доло ќи-мą-чúниш!?" И, вó га-зéва машúнцката пýшка, дăмéк, ќи-гу-стрéл'а. Тóгăш, вąјнúци гу-фăтúја... и сą-спасú тó. А тó публидé, кăту-вóсук сą-прăвú* [БМ(В),193].

**пубра́тим*** m 'многу близок пријател, како брат' ~ *едно вр'аме имаши един поп; сос цар'ут са били многу достови и побратими били* [V,PM,106]; ~ *напкун Милош каниса род роднини, да ги гости, и побратиме* [MC(B),97]; ~ *и гостил сичките побратими негови и јунациту, и пак сос свирката му и сторил многo ахенг на гостите негови* [V,PM,107]; ~ *кáк отúваши на пăт'у, аф еднá гóра голéмá нéтри гу стр'áти едúн гóл човéк и му вели: "дéка úдиш такá бе побрáтими?"* [V,PM,20]; – народот *пубратимто* ги третира за полубраќа. *Пубратиме* се постанува на различни начини: **1.** *свадбински пубратим* – таткото кога жени син, во договор со семејството избира два младичи кои на свадбата ќе помагаат и тие стануваат *пубратиме* со младоженецот. Кога ќе отидат по невеста и кога ќе ја поведат тие секогаш се со младоженецот; **2.** *има пубратиме* што стануваат на тој начин *што се крстени во една вода.* Тие се сметаат

потполно како браќа; ако пак се случи во иста вода да бидат крстени машко и женско, тие стануваат: *пубратим* и *пусестрима* – тие не можат да стапат во брак; **3.** 'полубрат (брат по првото млеко што го зацицале две деца)' – откако ќе се роди бебето прво ќе му дадат малку шеќер и зејтин и веднаш потоа треба да се задои, но не го задојува мајка му, туку ќе повикаат некоја позната жена којашто *доји*, т.е. има мало дете, таа ќе го задои и ќе го дои 2-3 дена додека да добие млеко породилката. Така овие две деца се третираат за *пубратиме*, бидејќи цицале исто млеко [ТГ,107]; кога детето ќе порасне, жената што го задоила ја вика *сут-ана* (мајка по млеко); **4.** '*пубратиме пу крф*' – кај двајца блиски пријатели, другари, може да се роди желба да се о-родат, да станат *пубратиме*, во тој случај ќе се боцнат малку на рацете, ќе си пуштат крв, а потоа еден од друг ќе лизнат од крвта' [ТГ,277].

**пубắрке** (и: **побắрка**) pf 'побара' ~ *а когá станá, просикот фати, си врắзá пак чакшúрат му, побắрка на земјáта за да везми кривáкот, но не можá да гу нáјди. Кату ахкаши и пéшкаши прóсикот за кривáкот, един човек питá го: "штó дедо ахкаш и пéшкаш такá?"* [V,PM,189] – во текстот е регистрирана зборoформата **чакшúрат** (= панталоните), што ја немаме сретнато на друго место; ~ *óн ќи-нắ пубắрке кá-ќ сă-нáјде нă-тéсно* (ќе не побара кога ќе му притребаме) [ПК,2(197)].

**пубắрке** pf 'стана неурамнотежен' ~ *дéтто бил нă-пóл'то. Имáло утéпно тýрски вујнúк. И тúа сáа гу-фáјкăт дéтто да-кáже кóј-утипá Тýрчинут. Тóо дéте рéкăл: "Нé знáм". Му-удрúли ќутéкут, о-пубắркáли и кăжáл: "крицувáне". "Кóј-сă?" "Мúцо Пăнăјóтуф и Гóце Кл'áнкуф"* [ПК,2(Кр–294)].

**пубắркин** adj 'се кажува за човек што не расудува правилно' ~ *глéј-си рạбóтта, нé о-глéјш пубắркин éј, ус нéго ќи-сă-рăспрáвиш* [ПК,2(189)].

**пуварке** pf 'побрза' ~ *што си веле Стујан,[ на стара му мајка:[ "Мале, стара мале,[ ти стара вампирќе![ пуварки се, мале,[ два гроба ископи,[ единјут за Јана,[ а другијут за мене!"* [ТГ,331].

**пуведе** pf **1.** 'земе со себе во друштво' ~ *сношти је Јанка јув село влегла,[ хајде, Јанке, за вода да та поведам,[ дивојчице малечка, да та зал'убам! – Јуф село влегла, бајрак развила,[ хајде, Јанке, за вода да та пуведам,[ дивојчице малечка, да та пол'убам* [ТГ,290]; **2.** 'потера' ~ *ја нусиле јуф кулиби,[ јуф кулиби пра трлото,[ малце време пустујало,[ малце време пред вичери,[ си пувиде млади Стујан,[ си пувиде дробно стадо* [ТГ,103].

**пувéе (сă)*** pf 'се раздвижи малку воздухот, се освежи' ~ *дă-сă-полуфтúре: извáди-ј тúа вăлнуштúнте дă-сă-пувéет нă-вăздýх* [ПК-,2(90)].

**пувéе** pf '(да) појава малку на коњ' ~ *нă-кóјно сă-кăчú дă-пувéе мáлчко, дă-прăшéте ус-кóјно* [ПК,2(90)]; сп. **вéе** 'јава'.

**пувéл'а** f, **1.** 'заповед' ~ *Дéтто сă пучудúл... си рéкло нạ ýмут: стóј дạ пáднум и јáс еднắш, дạ вúдум, шó ќи-прáве вóа тáтко. Кạ пáжѓе дéтто óдма пувéл'а ут цáрут дạ гу вắрзạт дéтто* [ИГ,114]; ~ *кóј сáка да слýши мóа пувéла, ки разбúра за прикáзната, утдéка ут Гóспот, ú-лим јáзе уд ýм сạ прикажýвам* [MV(K),256]; *вéли на нúх Исус: Мóјо јадéнито, да чúнам пувéл'ата на*

*то́ шо ми пушти́, и да сфӑршам не́гово́то ла́ф* [MV(K),-258]; **2.** 'желба' ~ *на то́а вре́ми, дујде́ иде́н пија́н чове́к на Исус, му дукима́саши на не́гу, и му ве́лиши: Дида́скале, ко́-ị пуве́л'а по́напре́жна и гуле́ма на но́муто?* [MV(K),258]; **3.** 'благослов, овластување' ~ *и тога́ кини́са за да и́ди на господа́ро му и сос бо́гува повел'а не страда́ ни́шту аф морету* [V,PM,14]; ~ *ре́кал: Зашт'о си расчу́дите ло́шо уф сӑрцити ва́ш. Шо́-ị по́кула́ј да ре́чам: ти и прусте́ни гре́хови, и́ли да ре́чам: ста́ни си, и хо́ди си? Илим, аку́ са́кати да пика́сати шо Чове́шното Си́н и́ма пуве́л'а наврас зе́мн'ата да пруштáва гре́хови* [MV(K),-266]; в. **повелиа**.

**пуве́лба** f, 'наредба', в. **пуве́л'а 1.** ~ *сна́ата дујде́, дӑде́ пуве́лба и удде́; а́ска но́го, но́го пуве́лби не́-са́кум, дӑ-зна́јш* [ПК,2(90)].

**пуве́лин** m 'тој што **повела, господар**' ~ *и засидна́, си прикажу́ваши уф кайкут на инса́нут. Ка си папса́ вики да прикажу́ва, риче́ на Си́мона: Вле́чи гу се́ја на дӑлбо́ко, и фӑрла́јте гри́пот ва́шо да ло́вите. И угвори́ Си́мон, да ре́кал на не́гу: Пуве́лин, сӑта но́ка си умурі́хми, да ни́шт'о не́ фати́хми* [MV(K),272].

**пуве́лнин** m, в. **пувелин** ~ *ре́кал Пе́тро: Пуве́лнин, сфе́тут ти сте́гат и ти ти́скат... Исус па риче́: Ми фати́ иде́н; о́ти ја́с пикаса́х шо испадна́ куве́т уд ме́н. Да как си виде́ же́ната шо не́ма да си скри́и, дујде́ путрисе́на, и му кажа́ на не́гу за шт'о сибе́п гу фати́, му си кажа́ на не́гу а́лут* [MV(K),276]; ~ *да ут та́мо ки фа́тат да сӑ разде́л'ат о́ни ут не́гу, риче́ Петрос на Исус: Пуве́лнин, а́рно и ту́ка за на́с да би́дими* [MV(K)...].

**пуви́јве** impf **1.** 'повиткува, пр. бебе во пелени' – сета грижа околу малото дете ја има мајката. Таа ги пере пелените, таа *гу пувијве и развијве*, она го учи да јаде, она сѐ [ТГ,117]; **2.** – **(сă)** 'се завиткува'; сп. – **по́вут** 'растение, *то: сӑ пуви́ве пу не́ко: дӑрво, сӑ пука́чуве, ца́фте бе́ло цве́тче и фи́но мири́се нӑ сла́тко*' [ПД(123)]; **3.** изр.: **не́ ќо: пуви́вум** (= нема да му допуштам некои работи, нема да го галам) [ПК,2(182)].

**пувидлив** adj 'се кажува за човек што е скромен и послушен', пр. *измиќарут* може да биде *вулувар, урач, дрвар*, или и едно и друго, но ако е *молав* (со блага природа) и *пувидлив*, тогаш со него се добро постапува, дури може и да ужива [ТГ,274].

**пувија́к** m 'мало бебе што сѐуште го завиткуваат во пелени' ~ *шо́ пла́чиш али́с пувија́к, за́страм-се, не́ си мӑле́чук* [ПК,1(90)].

**пувијен** adj 'завиткан' ~ *месту кӑлпак фес пувијен су цӑрнӑ ширвета, ка му велјат они шамијӑ* [МЕ(Р),81]; ~ *то́ сӑ-у́ме: "Ко́га ќи-пура́сте та́ и ко́га ќ-ӑ-зе́м ја́с? Ко́га ќи-сӑ-сто́ре дӑ-сӑ-же́нӑм? Ќ-ӑ-че́кӑм ја́с!?" И о́н ста́нва пуле́ка-пуле́ка ӑ-зе́ва кутшу-бе́ше пувие́на, на́дру ӑ-зӑка́чфа нӑ-ко́лјӑта нӑ-плити́шчӑта и дӑ-гуне́ма, излé́зе* [ДК,151] – во контекстот има уште еден пример за употреба на презент од перфективен глагол: **и дӑ-гу-не́ма, излé́зе** (м. 'излегува).

**пувла́де*** pf 'совлада некого, го оневозможи' ~ *а́рно а́ма е́то не́стре́ка, гу-стрите́л Ту́рчино и дујде́ло дуло́шо, сӑ-збури́ли. Сӑ-збури́ли Ту́рчино и де́лт Го́це. Нӑ муже́л Ту́рчино до:-пувла́де нӑ-де́лт Го́це. Де́лт–Го́це о-пувлӑди́л не́го* [ПК,2(Крец–311)].

**пувле́че (сă)** pf 'си замина, се откажа од нешто' [ПК(Шт)].

**пуврáтки** 'обичај поврзан со свадбата', в. **пувăрнич** ' ~ *íде цáро, глéде кăшти. И áјде гă-дáве мóмата. Гă-дáве и на пуврáтките, нéл' нă-пуврáтки óт, да-пувăрнат невéстта – пувăрнúч, нă-недéл'та гă-пувăркат, га-пувăрнуват прă-тáтку-ј, дă-сă-вúат, цáро закóле адна крáва* [ПК,2-(233)].

**пуврéде (сă)** pf 'кога некој ќе претрпи извесно оштетување' ~ *има далак. Таа оде пу-сплúнта. Сплúнта му-сă-издý-ве нă-чувéко. И то дăлăклúă сă-вúке. Дăлáк úма то. И сплúнта ќи-му-сă-издý уф-курéмо и дрóбо ќи-му-сă-пуврéде, тó-ј дăлăклúа. И глéј го чувéко: нé-ј áрин, тримéже, сѐ гúне, сѐ сăáне* [ПК,2(239)].

**пуврăтáло** n 'дрвото со кое се стега или олабавува основата на разбојот' [ДК,104].

**пуврăтýл'ка** f, 'дел од разбојот', в. **пу-врăтáло** [ПК,1(90)].

**пувăрзáн*** adj 'кога некој со некого е во договор' ~ *Одăт, óдăт пу-пăтут и си-збурýвăт на-кóј пáјѓа вá сéга, чýнки ќи-пáдне на идéн уд-нúх. Гулéмиăт: "Јác аку-не-бéк нúшту нă-мóжикте да-напрáвите". Дрýјќăт:"Тăкá...", нáчи* (значи) *пувăрзáни бúле* [БМ(В),196].

**пувăрија** impf 1. 'враќа' ~ *се наогја прид иден "паметник" шо му-ј пувă-рија мислите на по-вичка ут 2200 гудини напред* [МЕ(Р),69]; 2. – **(са)** 'се враќа назад' [МЕ(Р),175]; 3. 'дава одговор, одговара' ~ *на ва питачка му са пувăрија на чувек изридувачката на сăта патки шо имам пуминато* [МЕ(Р),67].

**пувăрна** pf 1.'одговори' ~ *ка ки гу питаш на некуј ут силјајнту за во нешто, ки ти пувăрна: се раскрија ув урманут* [МЕ(Р),77]; 2. 'врати нешто назад' ~ *íде цáро, глéде кăшти. И áјде гă-дáве мóмата. Гă-дáве и на пуврáтките, нéл' нă-пуврáтки óт, да-пувăрнат невéстта – пувăрнúч* [ПК,2(233)]; ~ *И кóга пóстити, нúм да си чúнити катý óпаки жáлови, шо си расипýат лúцито нúхно, да си пýл'ат на сфé-тут шо пóстат. Илим ти кóга пóстиш, мáжи си глáвата, и мúи си обрáзот... и Тáтко ти шо ти пузнáва уф скрúшн'ото, ки ти пувăрни на ашикирé* [MV(K),282]; 3. 'кога некој не се држи до до-говореното' ~ *ти дадеја, моме, дујна ем наранџа,[ ми те канат, моме, дур на чужда куќа...[ кајил да са чиниш, реч да не повѓниш!* [ТГ,176]; 4. – **(са)** 'се поврати назад' ~ *ричéли: "Шó бăркиш тýка?" Ричéл: "Ас дујдéх, óјгин зăмáх, зимáх ама-пáк сă-пувăрнáх дă-вă-пúтум дáли ки-ми-гу-дáјте ел'áл óјгино". – "Дóбро, ричéли, ки-ти-гу-дáјме ел'áл óјгино, áма..."* [ПД,168]; ~ *му кажа се, што чини, как а издрагна туполта, ка и тăрчка дур да са пуварна. Напкум царут риче на зет мо: "Ут сеа нататкu башлама на тебе царсфото, ти да царувиш"* [V,PM,296]; ~ *тó си-вóде нáприт мăгáрто, он си-úде, си-úде, лисúцта у-сăмáрут фăрл'ај, фăрл'ј рúбте, сăте пу-пăтут. Иднó ка-наближúлу ду-сéлу ј-исфăрл'áла рúпте, скукнáла óна си-набрáла рúби. Са-пувăрнáла дóма, си-ј-набисúла на-адна тéл'* [БМ(Сар),203]; ~ *сă-вăрнáх нă-тóă мéсто, глéдум нéма нúкуј. Вúкум: ки-стóăм тýка, тăкá си-вéл'ум уф-акăло де, нéли кá ки-устáвиш адúн шéј трéба дă-сă-пувăрниш дă-гу-путéриш. Стăнá стрéт нóш, нúшто нé сă-јáви* [ПД,173]; ~ *истýм, пред дă-си-лéгнат, чăкăăр та врáтта, испăднá чувéко пу-мóчăне. Кá сă-пувăрнá, мă-глéде. "Уддéк дујдé сјá тýка?" Вúкум: "Избигáх уд-Гăр-*

*ците". Ви́кум: "Вýјко, ду-на́ите дӑ-пýштиш а́јн чуве́к уд-ва́ште... дӑ-ми-зе́ме рýби нӑ-ме́не и-се́стра-ми и же́нта дӑ-дóат ду-тýка"* [ПД,173].

**пувӑ́рнич** m, в. **пувра́тки** – тоа е обичај поврзан со свадбата: в среда навечер дефинитивно завршува свадбата, а в петок навечер кај младите доаѓаат братот на невестата со тројца свои другари. Со себе носат и поклон со што ја канат невестата да дојде на гости кај своите родители. *Пуклонут* се состои од *пугача* и *типсија сарлија* (= слатка пита, налик на *баклава*). Гостите тука се веселат *ду никое доба*. Утредента зетот, невестата, свекорот, свекрвата, деверот и еден *пубратим* се спремаат да одат *на пуврнич уф нивестин татко и мајка*. На *пуврнич* се оди спроти недела. Штом ќи се притемни, ќе тргнат сите убаво облечени *куту за госте* носејќи поклон *пугача*, *млечник* (= баница со млеко на среде) и *карта* (специјален дрвен) сад *сус вино*; тука ќе преспијат и утредента одат заедно в црква. Идната недела младиот пар ги кани на *пуврнич* или *(г)и пуврнуве кумот* [ТГ,192]; ~ *си засука Ванѓелина скути ем ракаве,[ си замиси Ванѓелина два чиста кулака,[ оти ќ-оде Ванѓелина јуф мајка на госте,[ Ванѓелина, леле цанум, в-татко на поврнич* [ТГ,40]; во Кукушко запишавме: ~ *уд-нидéл'та на́пкум ниве́стта и зе́то óдат уф-ба́апта нӑ-рӑчóк (нӑ-пувӑрни́ч)* [ПК,2(91)].

**пувӑ́рќа*** impf 'враќа нешто' ~ *и́де ца́ро, гле́де кӑ́шти. И а́јде гӑ-да́ве мóмата. Гӑ-да́ве и на пувра́тките, не́л' нӑ-пувра́тки óт, да-пувӑ́рнат неве́стта – пувӑрни́ч, нӑ-неде́л'та гӑ-пувӑ́рќат, га-пувӑ́рнуват прӑ-та́тку-ј, дӑ-сӑ-ви́ат, ца́ро закóле адна кра́ва* [ПК2(233)].

**пувӑ́рнуве*** impf, в. **пувӑ́рќа** ~ *и а́јде гӑ-да́ве мóмата. Гӑ-да́ве и на пувра́тките,... га-пувӑ́рнуват прӑ-та́тку-ј, дӑ-сӑ-ви́ат* [ПК,2(233)].

**пуга́зе** pf **1.** 'притисне со ногата, згазне'; **2.** изр.: **о пуга́зуве ла́фо** (= не се држи до договореното) ~ *не́ о пуга́зуви ла́фо шó сј-о дáл, а́к си чуве́к не́ ќо-пуга́зиш...*

**пугани дни** pl 'времето од **Божиќ** па до **Водици** се вика **Пугани Дни**'. Некои ги викаат **Некрстени дни,** а други **Ристосуви дни,** поради тоа што во тие дни Христос не бил крстен, и ѓаволите се труделе да го излажат да не се крсти и да не се исполни волјата Божја. Се верува дека во тие дни сиот свет, и растителен и животински е усмерен против човекот. Во овие дни не треба ноќта никаде да се оди, а особено *уд вичери па ду први петли* [ТГ,12]; сп. од Кукушко: **пуга́ни де́нуве** ~ *ти́а де́нуве уд-Бужи́к ду-Вуди́ци, ста́рте ви́кат кӑркóнцул'то шита́ли, зӑтóо и-ви́кат пуга́ни де́нуве* [ПК,2(91)].

**пуга́ча*** f 'голем леб печен во тепсија или подница' ~ *дујде́л кӑрӑ-кóцулта и вике: "Че́шӑл, пе́шӑл дивóјко, ќи-ти-мóтум цре́вата!" "Е, сја́а, ре́кӑл, кýче, ма́че, пите́лче, ка́ дӑ-ка́жум?" "Е, ка́ ќи-ка́јш, ре́кӑл, ка́ си јаде́ са́ма пуга́ча и така́ ќи-ка́јш сја́а са́ма"* [ПК,2(Иц-285)]; ~ *грлото ји било, мале,[ куту остра сабја,[ устата ји била, мале,[ чаша фикијова,[ лицето ји било, мале,[ тиквешка пугача,[ очите ји биле, мале,[ кустуренски цреши* [ТГ,52]; ~ *му-ве́ле нӑ-мӑ́жут: "Оди дӑ-гу-па́лӑш кӑсме́тут". Мӑ́жут óде дӑ-гу-па́ла кӑсме́тут. Она ме́се ина-пуга́ча ут-пе́пӑл. Не́ма дрýго ни́што. А-кла́ва у-иднӑ-тóрба* [ДК,126]; ~ *дал' си чула Като, разбрала,[ твојут*

*вујко, Като, свадба ки праве[ свадба ки праве, Като, син ки си жене?[ ки те викат Като, за пусестрима,[ ти да месиш, Като, бели пугачи,[ бел' пугачи, Като, бели пуклојне* [ТГ,156]; сп. верување: – кога е *новина* (млад месец), а девојката прв пат ќе го види, треба да се фати за *косланките* (плетенките) и да викне: "*На тебе бела пугача, на мене длӑга коса*" – запишано во Дојран [ТГ,433].

**пугачица** f, dem., в. **пугача** ~ *кога мӑже јуд урајне,[ они на пустели. – Е бре мӑжо, мили мӑжо,[ мошне се разбулех,[ ми тикнало пунудица,[ па кукошкица,[ ми тикнало рујно вино,[ богме три-гудишно,[ ми тикнало пугачица,[ богме уд чиница* [ТГ,39-40].

**пугледне** pf, 1. 'упати поглед', ~ *аман, Петре, милин ступано,[ ка кајдиса ка на устави!?[ оти, Петре, така прави,[ који на деца мирам ки даде,[ на сираци леб ки даде!?[ така ки се мӑчат и путиркат,[ оти немум јаска никуј,[ ни рода-руднини, ни татко ни мајка,[ на кого молба ки правум,[ који ки ма пугледне и прагледне?* [ТГ,264]; и: **пулéдне*** ~ *Е, ут-тáмка тóӑ рӑчéл: "От тӑкá та· лисúца дӑ-вúка, стóј дӑ-пулéднум", кá пуледнáл: Рúби. "А, рӑчéл, кýмо лисúце, тú, уд-дéка тúӑ рúби?"* ]ПД,157]; **2.** 'му се поврати видот, почна да гледа' (тој што порано бил слеп) ~ *тја тога искарала водата, от кладнецо што била, дала јӑ на царцкӑтӑ керкӑ, да си умијӑ с нејӑ очите и, л'у как сӑ умила, завчас погледнала* [V,PM,282]; ~ *на кулата један камен да кладат, от този кладнец, шта сӑ застои и ништа сӑ убарјӑ. И еднӑ чаша вода да земат от този кладнец, да отнесат на царскӑтӑ керкӑ, да сӑ умијӑ с нејӑ, завчас шта сӑ излекува и шта погледне* [V,PM,282]; ~ *Ергéн стӑнáл, ергéнче. И тáа бáбӑта рéкла: "Сúно, с-кáчиш н-áјн пӑрч, ф-срéт нӑ-гó·рта úма аднá јӑбýлка, ќ-óјш ќ-а·-зéмиш тáа јӑбýлка и аднóто óко ќи-м пуглéдне". То· сӑ-кӑчúл нӑ-пӑрчо* [ПК,2(230)]; ~ *пучнáл дӑ-плáче тó· мӑлéчкуто, викáл: "Дӑ-зна· тó· шо-му-искӑрá óчите, дӑ-óде нӑ-тá· вóјчкӑта, имáло нéка· вóда тáмо, дӑ-с-измú· óчите, ки-му-пуглéднӑт"... И-óни гу-уднéсӑт тáмка, тó· си-измú· óчите и-пуглéдне, óчите му-нúкнӑт пáк* [ПД,166] – во контекстот имаме уште еден случај на употреба на перфективен презент: **тó· си-измú· óчите и-пуглéдне**.

**пугл'éндува** impf 1. в. **пуглéдне**; ~ *рéкӑл: "Брéј, зӑ-мéне мéсто! Ама ка-угулéл-пӑк! Ка-удрипувéл! Бráда пуштúл, нé-се-знáа, óти óн бúл. И вӑрве, вӑрве-си пу-пӑтут: óде, óде, нӑмúра-гу áнут. Сéдне ду-чéшмата дӑ-се-издýше... и мúјки-се, пуглиднýве нӑ-гóре, вúжде пуртрéтут* [ВК,283); **2.** **'се грижи за нешто, внимава на нешто'** ~ *пугл'éндувај мóјту мáлку дур да дóјда јác* (= внимавај на моето дете додека да се вратам јас) [MS-,s,92]; и: **пуледнуве** ~ *един гувидар бил ќуптен будала. Него го раниле селски, вадан ки му даиш ти леб и вичера, утре друќут, демек, сус ред. Една застра нешто са нал'утуве, и ка е кинисал да оде сус гуведа леб не зимуве. Тоа на кого бил ред му давал леб, ама воја јок; са л'уте, лебут не гу пуледнуве* [ТГ,372].

**пугл'éндувáни** n 'поглед, согледување'; сп. **поглéндани** и **пóглиндук** [MS,s,86], сп. и: **пуглиднуватӑ**.

**пуглиднуватӑ** n 'поглед, погледнување' ~ *идно пуглиднуватӑ нӑ јапијте гирек нӑ јӑрӑцијте, гирек нӑ*

*ајлăкчијте ... достă ј дă видă чувек...* [МЕ(Р)85].

**пуглăве́суве** impf 'удира по глава со нешто' ~ *ка́ о-пуглăве́суве ус-адно дăрво ду́р сă-зăнурка́ чуве́ко* [ПК,2(91)].

**пуглăве́те** pf, в. **пуглăве́суве** ~ *и уддéл по́по нă-бăџа́та. То׃ ши́ре сус-врéјкăта, бра́т-му мăру́ве сус ку́тлата. Е, ка́ гу-зăсенáл нă-бăџа́та, се́не. Пугл'ăдна́л нă-го́ре, та́м по́по. Ка́ о-пуглăве́те е́дин ка́мăн и-по́по та́мо устăна́л, на́врăс кирми́јте си-умре́л* [ПД,161].

**пуглăшите** impf **1.** 'човек **пуглăшите** кога го стега грлото, и не може да голта' ~ *ка́-ќ му-зăле́гне нă чуве́к о́н пуглăшите, за́луко му-сто́о уф-гăрăлто; исто ка́-ј бо́лин му-сă-су́ше гăрăлто и о́н пуглăшите* [ПК,2(91)]; **2.** *чуве́к пуглăшите и ка́ и́ма мăка* (пр. кога доживеал некоја непријатност); **односно:** ~ *ка́ лăже чуве́к са́мо пуглăшите, о́ти кри́ф-еј не́што. Ка́ ќи-ка́же са́мо пуглăшите, сă-ми́сле ка́ дă-излăже* [ПК,2(242)].

**пуго́де** pf 1.'удри таму кај што сака, згоди'; **2.** 'наиде на она што го бара, го сретна тоа што му треба' ~ *"Де́к, кăжа́ли, ќ-о́јме дă-сă-пи́туме?" – "Ај ќ-о́јме нă-по́по, о́н ги-зна́׃ зăко́нто". Уддéли нă-по́по. До́бро-ама ѓа́вуло сă-чина́л по́н и-ги-прăче́куве нă-пăто. Нă исти́нско׃ по́н не́ о́дат, не-ј-пушту́ве. – "Де́к о́јте брă-де́ца?" – "А-ми́, рăче́ле, ни́ă о́да׃ме нă-по́по, пă-сја́׃ пугуди́ме"* [ПД,165]; ~ *и-сă-чи́не влăди́ка ѓа́вуло, ја́-ти-гу нă-пăто ги-пăрчека́л.. "А-бă ни́ă о́да׃ме ду-те́бе, а́ма не́јсе тă-пугуди́ме ту́ка нă пăто"* [ПД,165]; **3.** 'задоволи, исполни нечии желби' ~ *отишел сиромах па на жена му да си пита и ја вели: "ох, жену, крал'у ме најде тешка работа, да мо најда едно дете от три дана каришлик да мо даде, отговор да мо одговори; как да чинам, да погодам таја вол'а?"* [V,РМ,244] – во контекстот имаме употреба на кратката зам. форма за прав предмет **ме**, место дативната 'ми': **крал'у ме најде тешка работа**; ~ *до́д Ра́јна нă мра́ва не́ нăга́знувше, а́ма па́ не пугуди́ нă-сна́ата* [ПК,2(185)]; 4. 'кажа точно' ~ *Ако некој во шала кажува: "Как, как, сă кине, са кубе!" Ткајачката обично му одговара: "Изиќут да си прајадиш, таков лаф да не прагувориш!" ..."Изиќут да си прагризиш, ка (како) пугуди!"* [ТГ,364]; **5.** – **сă** 'се згоди' ~ *му-ре́кăл: "Ако мо́же дă-спи́јам ту́ка". – "Е, а́рно, му-ре́кле. Не́мме ме́сто, ма е́лăј!" Е, му-кла́шле до́лу дă-спи́е. Ти́а има́ле же́нцко руде́но. Тре́тта ве́чер де́тто сă-пуго́ди та́му* [ДК,151]; ~ *сă-прăжини́, уддé ут-тăрăн нă-гло́к, сја́а пă шо́-ј сă пугуди́ ади́н пијăнду́рко* (пијаница) [ПК,2(207)]; ~ *Не́ли тăкви́ ста́ри же́ни има́ло, мăги́׃ шо-прăви́ле – мăге́сници. А-пушчи́ле ба́бăта, а-пă-то׃-де́те бил нă-ло́ф, са́ма сă-пугуди́ла мо́мăта. А-излăжуве ба́бăта: "Тăка́ шче́рко, унăка́ шче́рко", а зиму́ве* [ПД,154]; ~ *младо си саках, мале,[ лудо си зимах;[ се пугудило, мале,[ сѐ булникаво, мале,[ сѐ булникаво* [ТГ,141]; **6.** – **(си)** 'кога нешто е соодветно, односно што одговара' ~ *тја́нака па́к утринта́ оти́де на́ ца́рјут, му ве́ли: "ца́рју, ја́зе дојдо́х е́дин ла́ф да ти ка́жа, ама не зна́м дали́ ке си погоди́ ла́фот ми". Ца́рјут га ве́ли: "ка́жи, Кира́ Ма́ргу, што́ са́каш?" – "Ца́рју, тво́јта мо́ма да га да́диш на́ мо́ј бра́т Пано́л, би́ва ли, не би́ва?"*

[V,PM,140] – употреба на кратката зам. форма за директен објект **га** наместо дативната 'ѝ': **ца́рјут га ве́ли:...**; сп. верување: – *торникут* се третира за несреќен ден во неделата, особено еден саат од него (не се знае кој е) и затоа тој ден не се започнува некоја голема работа, бидејќи може да се **пугоде на лош сат**. Името на денот 'вторник' се среќава и во една тешка клетва: **други торник да не та прачека!** [ТГ,8] – суеверие; **7.** – **(са)** 'се договори' ~ *ни кинисаме оти чујаме да он има една арна бахча, а уф неја една арна трандафилова китка. Нија пак имаме един арин каранфил, па дуjдеме да са пугодме: или ти да ни ја даиш, или пак нија да ти гу тислим чинме!* [ТГ,162]; ~ *Вујна́та пучна́ла уд-Амба́р-Ќо́ј, уд-Деве́-Кара́н. У-та́м то́пут фӑти́л дӑ-бу́е нӑ-кӑт-Ку́кушко. Нӑ-Пит-ро́вдин, нӑ-де́но, сме бе́гни. Спру-му-Питро́вдин нӑ-ве́чӑрта не́ сӑ-пугуди́ли Гӑрцuте и Бугáрто. И-ма́ли до́гувор нӑпи́шно. Фӑти́ли вујна́, о́ти Со́лӑн сӑка́ла Бӑлга́рија дӑ-гу-дӑрже. И ка́-ј зӑфа́јкат нӑ-на́ште, уф-же́тва, го́ли, го́ли бига́ли* [ПК,2(Крец–308)]; ~ *и са стáрио му-ве́ле: "Ва́ри ва́дӑн нӑ-ца́рицӑта ти́ ка·ве́". – "Ама, рӑче́л, ца́рица-ј, та́-ј же́на; а́ј ус-ца́ро, рӑче́, и о́н мӑш и а́с мӑш па́ сӑ-пугуди́·ме, ами ус-же́ни, рӑче́, ка́к ки-сӑ-рӑзбе́рӑме!" – "Не́, не́, рӑче́, ти́, ут-се́га нӑ-та́м... сѐ ти ки-ва́риш ка·ве́та"* [ПД,145] – како морфолошка посебност треба да се истакне присуството на старата множинска наставка **-ета**, кај именките од с. род: **ка·ве́та**.

**пугодуве** impf, **1.** 'удира таму кај што сака, згодува' ~ *ка́-нӑпӑлни́л Ива́н усумна́јсе гуди́ни, би́л но́гу си́лан урге́н. Он... шата́л пукра́ј Ва́рдар пу-зӑле́нте лива́ди. Уз-не́гувата стре́ла пугудува́л и пи́ле куга́ ле́те* [ВД,277]; ~ *И-Сто́јче виде́л га́аре о́т ќи-с-уткри́ит, и-еди́н Арну́тин пукну́ве и Арну́тино гу-субо́руве нӑ-Мила́н, гу-пуго́дуве уф-о́кто... тӑрче и аске́ро. И удде́ли та́м, си́те сӑ-збра́ли, ус-ка́мине сӑ-гу-дутипа́ли на Мила́н Де́лчуф, бра́т нӑ-Го́це Де́лчӑф* [ПК,2(Ним–274)]; **2.** 'препознава'; **сп. верување:** – кога на болниот ќе му се влоши ситуацијата, одат кај некоја Циганка која умее *да прави* и *да расипува магии, да гледа и да пугодува* од што боледува болниот; таа уште "знае" и да ја опише жената што ја направила магијата и други празноверија [ТГ,-250]; **3.** изр. **се пугодуве на аминут** (= се исполнува во моментот) – *крштеникут* покажува огромна почит кон кумот, дури поголема отколку кон родениот татко. Крштеникот се плаши од клетвата на кумот како од огин. Нивната клетва е тешка и *на аминут се пугодуве* (во моментот се исполнува) [ТГ,275]; **о-пугуди́ уф-кри́лто (= направи погрешен избор, пр. за соработник).**

**пуго́жде**, и: **пугажќе** impf 1. 'удри каде што треба, згоди', сп. верување: — на **Бадни вечер** пушката (ловциска) треба да се остави на земја, да се земе секира и да се замавне како да ќе ја удрите и да речете: *"Вaја пушка арно не пугажќе, ки ја закол'ум!" На тоа некој од домашните ќе проговори: "Аман, ти са мол'ум – остави ја за воја пăт, ним а закол'уви, ки лове и право ки пугодуве* [ТГ,387]; **2.** 'кога нешто одговара' ~ *но́го-ј кӑсметли́а, се́ му сӑ-пуго́жде, ус-го́спо вичира́л* [ПК,2(205)].

**пугоре** pf 1. 'кога нешто гори, но за кусо време'; **2.** fig. 'кога на усните ќе се појави кора – од исцрпеност,

од температура и сл.' ~ *еј јуначе, младо гарматиче,[ што ти јуста, јуста пугурела,[ куту кора, кора калинкова,[ куту риба. риба јутрујена!?* [ТГ,178].

**пугрóбе*** pf 'закопа умрен, погребе' ~ *"А-бре Лўдо тú шó ин-нăпрăвú? Тú мáјка, ричéл, са-пупăрúл мијáјки". "Тўку, ричéл пó-гулéмјо, дúл'ми мáјка са-пупăрúл, áј ќа-пугрóбуме мáјка и ки-сă-дéл'ăме нáпкун". "Дóбро". Е, гă пугрубúле мáјк-ин и вéчăрта ки-сă-дéл'ат* [ПД,161].

**пугăзéи*** m 'дел од свадбениот церемонијал – возвратена посета кај младоженците' ~ *уф-пундéлникут пусвáдбата руднúнте ут-кăт нивéстта гу нóсат шуúжут уф-мóмчто и нивéстта, тóо сă-вúке пугăзéј* [ПК,2(91)]; ~ *нă-вéчирта кăј-дéсит сáатут ќи-дóјдиа гóстă ут нивéстăта кăдă ă-úмаа зимáно. Тúа муси-вúкăа пугăзéи. Зă-тúа ќи-гóтвиа пá пóсебна мáнџа, нéкуј кукóшки, нéкуј пúлци. Ќи-дóиа вúја, ќи-и-причéкăа, пá су-нивéстăта, су-зýрлите... ќи-јáдиа, ќи-пúија. Дур пунидéлнăкут* [ВЕв(Ил–308]; ~ *ни Пéна утúде. Пéна, нóјќта ка-дујдéја пугăзéјте, дă-рéкне, тóгин утúде, нóјќта, му-скăршúлă нéколку саáни и пá дạ-а-нéма. Ет тăкá, мускăршúлă две-три-сáјне, тăкá бигá* [БМ(Цр),207]; сп. во Солунско: **óтбратки** [MS,t,15].

**пудáве** impf **1.** 'дава нешто во мала количина' ~ *бéјсте пумáгаа нăсјурмáси; ет тăкá сă-рáнаа чувéџте. Им пудáвше тáм бéго. Сéтне и óн кóј знá шó бидé, бигáме, г-устăвúме тáм, шó знáјме шó-сă, шó нé-сă. Кá бигáме нúа дујдé Бугáрја, нéли, низ нáшто сéло заминá, низ Нимáнци. Утúде Стрéзуво, Сéслуво, надóл утúде, уф-Дóлно Пóле... Сóлунцко Пóле* [ПК,2(Пл–251)]; ~ *" ут-сéга нă-тáм, та ки-те-рăбóтта, низ-двóро, рăчé, сè ти ки-вáриш кавéта". И дéтто, пáмăтно: "Ајде, рăчéл, дă-нóсум". Чукнýве пá нă-врáтта и вúке уд-нăтре цáрицта: "Ајде". Флăзéл дéтто, пудáве кавéто и гу-клáва тáм нă мáста* [ПД,145]; и: **пуддáве** ~ *уддéх да-вúдум шó му-пуддáве сè тýку нăдéтто...*; **2.** – **(сă)** 'се појавува, се покажува од некаде' ~ *глáва нé сăпудáве нă-вóнка* (= се кажува кога надвор е премногу студено) [ПК,2(194)]; **3.** 'дава поткуп' ~ *óн пуддáве, пóлесно да-му-са-свăрше рăбóтта;* ~ *зéре-ј пуддéл нéкаа пáра шó-ј турú на-рăбóта сúте дéца* [ПК,-2(91)]; в. **пудáде**.

**пудáде** (и: **подáде**) pf **1.** 'понуди нешто со раката' ~ *Вергúнọ мọмá хýбạвạ![ Зéлá кạдăнạ бạрдáкọ,[ мăр дạ ọтúде зạ јóдạ,[ ọт нéјạ р'ăкạ дạлéкọ,[ ọтгдă јạ видă тýрчин,[ и он ọтúде пọ нéјạ,[ а тóј и вéли-гọóри: – "Пóдај, Вергúнọ, бạрдáкọ!"* [ПсС(3),71]; ~ *јá подáјми мóме тéнка пýшка,[ јáс дăзăмúнам, дă-пумúнам,[ дă-пумúнам мóме, дă-зăмúнам,[ в-чýжда чуждúна* [ПК,2(258)]; ~ *тá змúјта... му рéклă: "Амăн ти-самóл'ạм дạ-ма извáјш уд-óгинут"... му-рéклă: "Пóдај-гу кăвáлчту јáс прику-вá ки-сạ-нạкáчăм и ки-мạисфăрлиш" И сăа гу-пудạдúл тá тó кăвáлчто* [БМ(Зб),199]; ~ *кýнка – рăка на-дéчка: дáј кýна, дáјкýна, óна, ќи-си-пудá рăкичката* [ПК,2(194)]; ~ *и ќи-зéла стóмните, ќи-зăминáла зă-Чучýро* (име на извор). *Едúн-пăт, гă-стритéла нéкаа жéна, сă-викáла Гóрска сăмудúва. И рéкла: "Мóмичко, дáјми дă-пúјнам вóда". Тáа мóмичка ú-пудáла стóмнăта дă-сă-нăпúе.*

*"Блăгуслóвна да-си, кá ќи-прăгу-вóриш, кá ќи-с-јóдиш дóма, злáто и стрéбро уд-ýстта да-ти-пáѓе"* [ПК,2(Крец– 301)]; **2.** – **(сă)** 'се појави' ~ *Ўддéле нă-пулýнуш, ка-урáле, ка-друбúле, ка урáле, ама нúкуј не-испăднáл, бúле лéгнăни. Дрýгăта вéчăр рăчéле: "Нú к-óме нă-дéн нă-плáднина дă óрăме д-испáдне и цáр-скăта мóма"... тăкá нăпрăвúле и испăднáла мóмăта нă-бăлкóно. Тăмáн сă-пудăдéла нă-бăлкóно, óрăл'то сă-пушчúле уд-гóре, а-фăтúле, а-нусúле* [ПД,154]; ~ *и хи рéче: "Л'ýбе, мáлка мóме, мóе веселúу, на скýта ти мáлку шта задрéмам, та да глéдаш прос* (sic) *злáтна пенжјýра, аку да вúдиш от нáзи бáрчúна да са подадé н'áква мăгла, и на чéса да ма рýкаш* [V,PM,260]; ~ *и змиéта заспá на мóмини скýта. И заминá мáлко врéме, и са подáде мáлку маглúца и вăрвјéше насáм, и момáта нјáхтја да гу пурýка* [V,PM,260]; 3. 'се вклучува во разговор, неповикан' ~ *тú пă шó сă пудáвиш кóга нúкуј нúшто нé тă пúте, куту пăрле прăд магáре!!* [ПК(Гăр)].

**пудáпка** f 'јадење наутро' ~ *сăбáј-л'ăн ак áпниш мáлко* (Ник), в.: **пуáпка** (Пат) [ПД(118)].

**пудáре*** (и: **подáре**) impf 'даде нешто во знак на благодарност' ~ *влéве тóо вăлко, мóре Кóста, и лисúцта му-вăрзýве врéјкта ýстта. "Ајде, сјáа шó чéкиш, му-вéле нă-урáчо, зéми устéно, тéслăта: дéсит дă-ýдриш, адúн дă брóјш". Ќутéк, ќутéк, гу-спрустúрăт нă-вăлко, гу-мáнат на-тăкá. Е сјáа, урáчо вúке на-лисúцта: "Шó сáкиш нă-тéн дă-тă-пудáрум?"* [ПК,2(Ним–266)]; ~ *лисúцăта му-вéле: "Јáс мóжăм дă-сýдăм, áма дă-сă-удвúе ут-тúлут, дă-зăстáне нă-пăтут дóлу. Јáс ќи-зăстáнăм нăстрéди и ќи-сýдăм: кóј-е крúф, кóј-е пpáф"... –"Е, сéга, лисúцата му-вéле, нă-мéне, вó дóбро шу-ти-гу-нăпрáви, шó ќи-ми-пудáриш* [ДК,137]; ~ *Стóјнạ му велú-гọóри:[ – "Јóј чọбáнче, хạјвáнче?[ Извạди мóмạ óд бăл Вáрдạр,[ Јọднéси ја у дọмá ú,[ мáјкạ ú зạ тạ пóдáри, тéнкạ кọшýл'ạ лéне-нạ; сéстрạ ú зạ тạ пọдáри,[ сúн'ạ рúзạ вéзạнạ"* [ПсС(З),75]; ~ *му ре-кал: "Как, о пријател'у, да сам не засмјан и радостан? Господ ми је подарил еднă ступаница толко добрă и умнă, штото никак си ни може н'акој да јă излăже". Овчаро му рекал: "Ако ми дадеш един ниш-јан... јаз шта јă излăга". Тој му рекал: "Шта ти дам нишјан, али пак ни ште можеш да јă излă-жеш"* [V,PM,280] – во контекстот имаме уште еден пример за присуството на адверсативниот сврз-ник **али** наместо 'ама, но': **шта ти дам... али пак ни ште можеш да јă излăжеш**.

**пудбéре*** pf 'изврши груб притисок' ~ *Ама скăрáа-се Бугáрто ус-Гăр-ците за-Сóлун. Стипáа-се тáм. Пучнáа вујнá. Бугáрска вóјска нé-мше, слáбо нă-Сóлун, дáл' úмше адна дивúза, нéмше ајн-две пóлка. И Гăрците цéла дăржáва кá пудбрá, пучнáа тúă тóпуве дă-пýкат уф-сéлта, запáл'уват сéд-бите, жúтта. Кá пучнáа бý, бý-бý. И тăвá пóл'то стăнá, Сулýн-цкото Пóле, кадéш цéло* [ПК,2-(218)]; ~ *–"Еј, вúкạ, си-плáшиш, тáạ нé-е-длạбóка". "Кáкọ нé-е длạ-бóка, кáмини нóси, вúка, нé-е длạбóка!" И-óн сúлạн сúлạн се-прáј сạс-кóн'ọ. Твá квá гọ-пọдбрáл, тóạ-е сúлан, ọт-плạнúнạ дóвạ, пọдбрáл, тóј пáднал ọт-кóн'ọ вọ-вọдáтạ, и-вọдáтạ г-ọднéлạ* [ЛС-(К),119].

**пудбу́кнăн** adj 'човек потечен од пиење алкохол' (Доj), со исто значење во Патарос: **бубунеса́л** *(ут пиjне)*, во Николич: **пудду́jн** и **спуфте́сăн** [ПД(115)].

**пудбу́шин** adj, в. **пудбу́кнăн** [ПК,2(91)].

**пудва́ре*** pf 'кога цвика ќе се стави на оган за да се добие **по́двара**' ~ *цви́ка сă-ви́ке та́а шо́ сă-це́де ут-си́рăнто. Та́а гă-пудва́рăт, по́двара сă-ви́ке. Цви́ка ќа-ту́риш уф-бăкăро* (= назив на сад, позаjмен од името на материjалот од што е направен садот – **бăкăр**), *ќа-пудва́риш, ќа-прăце́диш. Се́тне по́дварта ќа-иска́риш, и н'а ќа-пра́цеjш и о́на уф-циди́лка ќа-ту́риш* [ПК,2(Пл-256)].

**пудваруве** impf 'става на огин смеса од *благо вино* (*шира*) и *бела, пичена прс*, тоа се **пудваруве** и на тој начин се продолжува траjноста на **пикмезут што** се добива со варењето на **ширата'** **[ТГ,356]**.

**пудве́е (пудве́·)** pf 'исчисти жито (од сламки и сл.) со помош на ветер' ~ *кути лупа́та* (обjаснување за називот **jава**), *це́ла нăпра́вăна уд дăрво, зă ве́jне нă вра́о; сă упутре́буве ка́ ки до́· жи́тто дă сă пудве́·* [ПД(122)].

**пудве́дин** adj **1.** 'свиткан, наведнат' ~ *мла́т чуве́к о́де пудве́дин, чи́ниш не́куj де́до де́-j;* сп. уште: *тăкво́-j де́тто пудве́дно, чи́ниш ни́што не́ зна́а, а́ма о́н нă-ѓа́вуло ду́пката а-зна́а;* **2.** 'растение зафатено од гранче што било свиткано и ставено в земjа' ~ *на́шjоо трăндăфул ут-гра́нка-j пудве́дин. Ќи-т-пудве́дум и нă-те́бе на е́син* [ПК,2(91)].

**пудвези** pl 'дел од орачката опрема' [ТГ,326].

**пудве́с** m 'дел од опремата кога се преде со фурка' ~ *то́-j кула́нче, ус-не́го сă-вăрѕу́ве кăде́л'та, вăлната за-фу́ркăта* [ПК,2(91)].

**пудвисне** pf 'кога коњот ќе испушти глас, пр. кога кобилата го бара ждребето' ~ *"за дрво да врзиш Стано,[ моj ми брза коjна Стано,[ кога коjна, бела Стано,[ висне и пудвисне, Стано,[ и кога ки чуjиш, Стано,[ тогаj да се сетиш, Стано,[ и мен да ме смислиш, Стано!"* [ТГ,94].

**пудго́не*** pf 'потрча по некого со намера да го фати' ~ *уф-Кре́цăво зăпре́хме та́м нă-че́шмата, се́тне утѝахме нă-цăрквăта, уф-цăрквăта и́маа кăрште́нка, флизе́ме. "Шо́ бăркте", нă-пи́тат. Г-излăжа́ме нă-ти́а та́м, н-а́дна же́на а́с и-кăжа́х: "Де́тто-j бо́лно, са́кме дă-зăпа́л'ме свеќа́та". Ама а́с зима́х, о-слика́х кубе́то. Виде́ а́jн мла́т по́п, ка́ нă-пудгуни́, ут-та́м ка́ му-литна́ме, испăдна́ме нă-Енеше́вско· пăт* [ПК,2(Крец–307)].

**пудгăзник** m ~ *то́-j кула́н шо сто́о пут-па́шкăта нă-мăга́рто ли, нă-ко́jно ли* [ПК,2(91)].

**пуди́ге** impf **1.** 'крева нешто, го става на повисоко место'; **2.** 'кога на човек му доаѓа да поврати' ~ *ми-са пуди́ге* (односно: *нади́ге*) – ако му се повраќа; **3.** изр.: **ма́ксус гу пуди́ге** 'го провоцира (да каже нешто)' [ПД(134).

**пуди́гне** (и: **подигне**) pf 1. 'крене', в. **пуди́ге 1.** ~ *То́а има́л не́куj ко́ш. Пут-ко́шо, ка́ дуjде́ле дă-гу-те́рăт, пут-ко́шо, значи: ки-гу-пулу́пе ко́шо врăз-не́го... Ама о́ни стăна́ле на́пкумте, зе́ле дă-чину́вăт, пу-дигна́ле ко́шо: jа́ ти-гу пут-ко́шо. Гу-нăjде́ле и гу-фăти́ле* [ПД(159)]; ~ *нă-ба́бăта и́ма ду́пкичка една́, мăле́нкичка, та́м и́ма ту́рăно цăле́зо. То́· цăле́зо не́ зна́м ка́ сă-ви́ке. Нă-не́го зăста́нуве до́лн'о· кра́j нă-вăрте́нто и-то́-j цăле́зно. Ло́с – зă до·-пуди́гнăт ка́мăно* [ПД,171] – од

описот на деловите на воденицата; ~ *на ни́вата, и́ма една́ пло́ча; да подигнити плочата, у-до́л не́а и́ма еди́н каза́н алтӑни* [V,PM,32]; ~ *Напӑл'н'а ги в чувал* (парите) *и отива на ти́клата: "Ач авра́м, капа́ авра́ам! Ач авра́м, капа́ авра́м!" Оназ тикла – ди́гни се, ди́гни се, похлу́пи са, похлу́пи са. Ни-мо́ј да изле́зе!... по́дигни са, па́нни пак, по́дигни са – па́нни пак* [ВД(Кал),-334]; ~ *и ни́кој ни са́ е пока́чил на небе́то, сада́ нова́ шту сле́зе от небе́то, челове́штија си́н, де́то е на небе́то та кату́ Мојсе́а как поди́гна земе́та на пу́стина́та така́ тр'абова да́ са поди́гне и ч'уле́штија си́н* [ВД(Тр),327]; **2.** 'изгради (пр. куќа)' ~ *ет-нӑ-при́мер уф-на́што се́ло и́ма дисти́на, два́јсе ду́ши сируги́ни, устӑна́ле уд-ра́то изго́рӑни, нӑ-мо́же дӑ-пуди́гне кӑшча, не́ма ала́т, не́мӑ рӑбо́та* [ПД,143] – лексемата **рат** (= војна) освен во материјал снимен во Дојран од покојниот д-р А. Поповски, ја имаме запишано и во соседното село **Фурка**.

**пуди́гнин*** adj **1.**'кога нешто е ставено на повисоко место, поткренато' ~ *пи́тиш кӑштте кӑкви́ би́а? Еми ја́, ни́ски кӑшти, не́ тӑкви́ висо́ки куту-сја́а шо́ и́мме пра́вини кӑшти. Ни́ски кӑшти тӑка́, не́куј ма́лко пуди́гнини, тӑкви́ би́а* [ВК(Шт),-288]; **2.** fig. 'ангажиран, организиран' ~ *ма́јка-му и та́тку-му Гӑрците ги-фӑти́ли и ги-зӑтвури́ли уф-куна́кут, а́ма се́каа ве́чӑр пу-двӑ-тру́јца манува́ли кој му-приче́ло. Зӑто́ и не́каа ми́сија – фрӑнцу́ска, пуди́гнина ут-кӑлу́гирките ут-Со́лун дује́ла уф-Амба́р-Ќо́ј, та́м уф се́лто и виде́ла де́ца зӑтво́рни и нӑро́т зӑтво́рно, та́м уф-куна́кут. Една́ мо́мичка испӑдна́ла, га пита́ли: "Де́ка-ј ма́јка-ти и та́тку-ти?" Мо́мичкӑта ре́кла: "Е, ма́јка и та́тко та́м-сӑ уф-ре́кта зӑко́л'ни"* [ПК,2(Крец-–304)].

**пуди́гнуве** impf, в. **пуди́ге** **1.**~ *до́лн'о крај нӑ-вӑрте́нто, де́ка вӑрте нӑ-ба́бӑта, сӑ-ви́ке бо́т. Ба́бӑта-ј пуд-ча́рго, до́лу, о́на гу-дӑрже вӑрте́нто удго́ре. Сус-ба́бӑта гу-пуди́гнуват ка́-мӑно, гу-спушту́ват, кӑкво́ са́кӑт бра́шно дӑ-ме́л'ат: по́си́тно или по́е́дро* [ПД,171].

**пудли́зе** pf 'тече по малку, одвај забележливо' ~ *а́ј-га де́ка-ј пу́книна сто́мнӑта, ут-ту́к пудли́зе, зӑто́-ј та́а во́да пут-стумна́рнико* [ПК-,2(91)].

**пудло́шка** f **1.**'кожа од овца, исчистена, но со волна заедно, се користи за седење и одмарање' ~ *те́јко ќи-са-пусте́л'ше пудло́шката дуу́ако, та́м си-ле́јше;* **2.** fig.: ~ *шо́ су́киш адни ко́ри, али́с пудло́шки* (се однесува на кори за пита ако се многу дебели) [ПК,2(91)].

**пудме́стин*** adj 'кога нешто од едно место е ставено на друго' ~ *Сӑ-ви́кум Го́це Ри́стуф Нико́луф, ро́дин сум уф–Ку́кушко, уф се́ло Шикирли́а. Ут-Ку́куш са́ат и де́сит мину́ти. Лӑжа не́ма уф-ме́н. Двӑна́јсе кӑшти би́ше. Сѐ ристе́не. (Сега) не́ма на́ши та́м. Не́ма ус ко́ј д-удгуво́риш. Ку́-куш дуде́к гу гле́дум пудме́стино нӑ-на́м. А то́о ри́тче Сви́ти Ѓо́рге шо гу ви́каа, гуле́м ри́т, тӑка́ си-сто́о куту рӑсту́рин, иско́пин. Зна́чи уф Ку́куш де́ка-ј би́л, ста́-ро. Кӑшти де́к сӑ-би́ли, диќа́не, та́ма баја́ ли́ри најде́ли* [ПК,2-(Шек–277)].

**пудме́тка** f **1.**'дебела кожа (ѓон) што се става на кондурите здола'; **2.** изр.: **ко́лко чи́фта пудме́тки скина́** (= се кажува кога некој многу трчкал за да заврши некоја работа) ~ *дуде́к дӑ-на́јш рӑбо́та ко́лко чи́фта пуд-ме́тки скина́? – Че́ки, че́ки, ќи-ви́јш*

*и-тéп тă-чéке* [ПК,2(170)].

**пудмистувачкă** f 1. 'промена, изместување' ~ *бејзте шо сакаа то правиа уд јăрăџијте му: немаше жăлјувачка ни утки пудмистувачкă* [МЕ(Р),85]; **2.** 'сопка' (се става за да не може да се движи некој, односно да падне) [МЕ(Р),175].

**пудми́шка** (и: **путпáзва**) f 'внатрешната, долната страна под рамото накај градите' ~ *си-ј-стọплú рăџ-то уф пудмúшкăта* [ПД(Фур)].

**пудничáрка** f 1. 'нечиста крпа, служи за бришење на **подница** (црепна) оттаму името'; **2.** изр.: **стăнáла али́с пудничáрка** (= се кажува за жена што е неуредна) [ПК,2(195)].

**пуднóве*** pf 'кога нешто повторно се актуелизира' ~ *тúạ рạбóти сă удзạмáно, сјáа пáк и-прáват, пá и пуднувúạ* [ПК,2(204)]; сп. пожелување: ~ *"На новјут гост Госпуд нова нафака* (среќа) *да му даде! Сус таква радуст Госпуд сите братја да и зарадуве, и дека треба да се врне!Ваја гудина винчаме, Госпуд да пувеле уд гудина воја време мăшко дете да крстиме! Уџакут да гу пудновиме. На младенци Госпуд касмет да им даде! Мир и милост меѓу них да биде. Сус мед и млеко да се ранат!"* [ТГ,184].

**пуднóшки** pl 'дел од разбојот' ~ **скрипчúјнạта** (се прицврстени) *нạ* **кóшнички**, *шо сă зăкáчăвăт на* **нúшăлќите**. *На* **нúшăлќите** *ќи вăрзиш* **пуднóшки, стрăпáл'ки** [ИГ,121].

**пудóи*** pf 'кога стопанот ќе помогне новородено јагне да се научи да смука млеко од вимето на овцата' ~ *кóга ки-сă-ујáгне óфџăта, óна ки-зúме ки-гу-изблúже јáгнето, ки-гу-учúсте, пóсле трéба дă-гу-пудóјш, знáчи дăџúце. Кá ки-гу-пудóјш, óн ки-сă-нăýче, вéч дрýгио дéн сáм ки-мóже дăџúце* [ПД,156].

**пудрасте*** pf 'порасне, стане поголем, но не за многу' – квачката веднаш не ја пуштаат слободно да се шета туку првата недела ќе ѝ врзат за ногата некоја *кирфија* (голема шајка) за да биде малку подвижна додека пилињата не *пудрастат* [ТГ,402].

**пудрéде (сă)*** pf 'се ситуира' ~ *дéсит гудúни кá сă уф-грáдо, гáаре фатúạ кóрăн, сă-пудридúạ* [ПК,2(209)]; ~ *си-л'ăгнáле, утринтá пут-пéрницта нăјдéл двé лúри. Пучнáле пóбугáтичко дă-сă-ублéчувăт, дă-сă-рáнăт. Вáјн си-купúле нúвичка, ýтре кóјнче, рáло и-тăкá пучнáле бугáти дă-сă-чинýват. Убуво и-кăшча синăпрăвúле, си-пудридúле сăто* [ПД,-152]; ~ *прăкăрáме тáа зúма тáм, вúкме: "Нă-прóл'ăт ќи-с-јóдме, ќи-ш-јóдме, сă-стóпле, кáк дé-ј ќи-с-пудрéде". И тăкá, тăкá, устăнáме тáм* [ПК,2(219)].

**пудрéдăн*** adj 'среден, приготвен како што треба' ~ *флизéме уф-грáдо, срéт грáдо* (Петрич). *Имше áјн сáат, гу-рăстурúли, сáато на-кăмбáнта, сáат дă-чýке, тăкóв. Гу-рăстурúа, дă-нé рăбóте. Нúă флизéме ф-áдни тýрски двóруве, áма двá мéсца сè пу-кăро сме, кăт чăдăрлúи, кăту Ѓýпци. Бижáнăџ, нéма нúшто... "Е, е, вúкат, сă-услубудú вúк гáјре. Пудрéдăна-ј гáјре. Ќи-ш-óдме гáјре"* [ПК,2(221)].

**пудреме** pf 'поспие' (малку) ~ *пá пуудúле, пуд-éдно дрýго дăрво сăднáле дă-сă-пучúнăт и л'ăгнáле тăкá дă-пуспúт, дă-пудрéмăт. Пăт дăлк. И-нéко пúл'ăнце фăтúл дăчăрчóре* [ПД,153] – несоодветна конгруенција: подметот во среден, а предикатот (л-фор.) во машки род: **нéко пúл'ăнце фăтúл (дă-чăрчóре)**.

**пудру́каш'т'е́м** adv 'проколнувајќи' ~ *и дијата́ксува паш'а́та на аске́р'у, гу зва́ж'дат ч'урбаџ'ијата ут кӑ́ш'тата пл'у́иш'т'е́м и пудру́каш'т'е́м* [MS,t,48]; в. **подрукна**.

**пу́дро** n 'ситен козметички прав што жените, поретко мажите, си ставаат на лице' ~ *но́го пу́дро сӑ-пипе́ле та́а ва́шта мо́ма, али́с бу́л'те* [ПК,2(91)].

**пудстрмин** m 'кратко јаже закачено на долната даска од страната на самарот, што служи за товарење' – откако ќе се подигне вреќата и ќе се потпре до страната на самарот ќе се покрене *стрминот* и вреќата ќе легне. *Пудстрминот* личи на *стрмино,* само е помал: ако е самарот нов и *не е лигнан,* лесно може да се *правраmе* односно да се *(на)стране;* за да не се случи тоа предните нозе од коњот се вовлекуваат во *пудстрмино* и самарот не може да падне ]ТГ,420[.

**пудсофа** f 'дел од главната просторија во **анот (вид хотел)**' – на времето (пред Балканските војни), кога немало граница меѓу Вардарскиот и Егејскиот дел од Македонија, стоката до Солун и назад се пренесувала со **кираџии** и **арабаџии.** Бидејќи се патувало со денови тие имале "станици" – **анови** каде што ноќевале; од Гевгелија до Солун ги имало овие анови: *Стојаково, Нови-Хан* (во близина на с. Калиново), *Јенешки-Хан* (во близина на с. *Инешево,* каде што се двои патот за Кукуш), *Женско, Али-Хозино, Три-Хана, Дудулар, Тумба-Хани* и *Солун.* Главната просторија на анот била поделена на два дела: *пудсофа* – широк дел во чија позадина имало јасли за коњите и за биволите, на другата страна што се вика *софа* се наоѓало огништето околу кое одмарале и спиеле кираџиите ]ТГ,430[.

**пудсуке*** pf. **1.**'завитка нешто, пр. ракави'; **2.** fig. 'започне засилено да работи' (откако претходно си ги подвитка ракавите, за да не се валкаат) ~ *она си купила риба ми јангула,[ риба ми јангула и зелен ми бардак,[ и зелен ми бардак и пара јотрова,[ она си е дошла уд нова пазара,[ и се пудсукала, вичера да праве* [ТГ,99].

**пудуе́н*** и: **пудду́јн** adj 'отечен, здебелен' ~ *ут-шо́-ј то́лко пудду́јн то́ на́шјо кумшиа́: уд-рӑкиа ли, уд-бо́лис ли, ко́ј зна́а?;* ~ *то· шо́ -ј уд-рӑкиа изду́јн – пудду́јн мувикиме ниӑ, пудду́јно мо́-ј ли́цто* [ПК,2(Грам–240)]; ~ *кӑ-мири́ле, кӑ-мири́ле – се́где. "Се́а, ре́кле, де́ка д-о́јме? У-нӑ-де́уто ку́јќӑта ќ-о́јме, прита́ пудуе́нта". Мӑшче́ӑта и-ви́ка: "Елӑте, елӑте, елӑте". Ма не́-нӑ не́а. Не́а а-зе́ва, а-кла́ва та́му, ysа́ди, кӑј кукуша́рнику* [ДК,121]; ~ *е, а́рно. Пу-ни́куј де́н ва́ мӑшче́ӑта сӑ-убле́кфа, убле́кфа и не́јна ќе́рка. Инӑ-пудуе́на, инӑ-гну́сна би́ла. Ва́а би́ла но́гу ле́па, чу́пата* [ДК,120] – во контекстот правилото за удвоен објект не функционира, отсуствува личната заменската форма: **сӑ-убле́кфа, убле́кфа и не́јна ќе́рка** (м. 'ја облекфа'); в. **пудбу́шин** и **пудбу́книн.**

**пуду́не*** pf 'кога ќе се раздвижи воздухот, односно кога ќе се појави ветар' ~ *и си́чките оти́доха на хо́ро, и на́зи гиздава́та мо́ма и тја́ до́јде та́м на хо́ру. И игра́еха мло́гу кату на Вили́гден. И на чеса́ пуду́ ти́хан вја́тар, ју́ди са свиа́ха сас вјатар* [V,PM259]; ~ *"Пу́шчи, рӑче́л, са· лупа́тта". И пушчи́л лупа́тта, фӑ-ти́ле дӑ-си-пра́вӑт ма·бет та́м. Ти ка́к-си, ти шо́-си, сӑ-ма·бити́ле двју́јџӑта и пудуна́ло не́ко· ве́тӑрче. Ги-нуси́л са· де́ка-ј на́шта гра́ница, до́ле, туга́ј не́мише гра́ница* [ПД,146];

[ПК,2(92)].

**пулупа́че** n 'капаче' ~ *ус-не́го си-пулу́пувме грӑ́нчто шо-ва́рме фӑ-су́л'* [ПК,2(92)].

**пулу́пе** pf **1.** 'покрие' ~ *"Се́а, ре́кле, де́ка д-о́јме? У-нӑ-де́уто ку́јќӑта ќ-о́јме, при-та́ пудуе́нта". Мӑшче́ӑта и-ви́ка: "Елӑте, елӑте, елӑте". Ма не́-нӑ не́а. Не́а а-зе́ва, а-кла́ва та́му, уѕа́ди, кӑј кукуша́р-нику. Пуд-идну-ко́ш ӑ-пулу́па* [ДК,-121]; ~ *е, не́ма, нӑ-мо́же до-зе́ме, зна́чи ко́јно гуво́ре чуве́чко изи́к. То́а има́л не́куј ко́ш. Пут-ко́шо, ка́ дуј-де́ле дӑ-гу-те́рӑт, пут-ко́шо, значи: ки-гу-пулу́пе ко́шо врӑз-не́го* [ПД(159)]; **2.** 'остане со задниот (долниот) дел на горе' ~ *зна́чи ак пулу́пиш не́што, а́к гу зӑтво́риш уд го́ре: гӑ́рӑнто, те́нџӑрто ќо пулу́пе; и́ли до убгӑ́рниш нӑо́пко* (садот) [ПД,120]; ~ *"Е, мӑ-ви́кӑт". – "Ко́ј тӑ-ви́ка?" –"Мӑ-ви́кӑт, ве́ле, дӑ-крӑ́стӑм". Она о́де – ја́де ме́т. Ти́а вуло́јте нӑ-мо́жӑт дӑ-сӑ-се́тӑт. Ајде, а́јде – се́ки де́н та́ка, ину-де́н гу-сфӑрши́ла ќу́пут, гу-прикутна́ла ни́чку. – "Кӑ-гу-кла́ди и́мито?", му-ве́ле. –"Јӑде́ш јӑде́ш – ни́чку пулупе́ш!"* [ДК,138]; **3.**'падне ничкум, умре' ~ *Ту́рците но́го пакус прӑви́ц, запали́ц се́лта, зӑпӑли́ц но́го нӑро́т, но́го нӑро́т измре́ туга́ј. Вујчи́на, ка́ зе́е дӑ-фӑ́ркӑт, дӑ-пу́кат, сӑ-пулупи́, умре́ нӑ-ме́стто, умре́ е́ш-те* [ВК(Шт),288].

**пулу́пуве** impf, в. **пулу́пе** **1.** 'покрива сад, става капак' ~ *пулу́пј-оо те́н-џӑрто да не́ исти́не рӑчо́ко;* **2.** 'свртува нешто наопаку' ~ *пулу́п-га типџи́ита, ле́бо са́м ќи-испа́дне;* **3.** 'удира' ~ *пулу́п-јоо а́дна дӑ-ви́де де́к сӑ-ѕве́здите* [ПК,2(92)].

**пулу́пӑн**, и **пулупе́н*** adj **1.** 'покриен' ~ *инӑ-кукошка устӑна́та и идну-пе́тӑл. Ти́а вика́ле: "Ту́к-ту́к, ту́-па-ту́ка, ту́п-ту́п, ту́к-ту́к!" Ти́а же́јнте си ре́кле: "Шо́ ви́ка ту́ка во́ пе́тлу? Ај д-испу́лиме шо́ и́ма?" Ко́а ќ-о́дӑт дӑ-ви́дӑт – су-ко́шу пулупе́на, чу́пӑта сто́е уздо́ла* [ДК,121]; **2.** 'ставен со лицето на долу' ~ *гӑ́рӑнто, те́нџӑрто ќо пулу́пе; или до убгӑ́рниш нӑо́пко, пулу́пӑн* (садот); човекот исто така може да биде *пулу́пӑн*, ако е легнат на стомак [ПД(120)].

**пулуурки́са** impf 'опсадува, заобиколува' ~ *Ту́рчину ја пулуурки́са А ти́на* [MS,s,93].

**пул'а́на** f 'ниско затревнато место, планинска долина'; в. **пулена** ~ *ути́духа мло́гу дале́ку на ина́ пу-л'а́на, ги замрач'а́ та́м на на́с пу-л'а́на* [MS,t,46]; ~ *та́с ути́ва иди́н д'е́н' на ни́вата да ги пасе́ гӑ́скиту на ина́ пул'а́на* [MS,t,53]; ~ *уф-Мура́рци и́мше две́ мли́на на га́с, на-га́зија. Се́лто би́ше ку́лк пулви́на гра́т. Сӑга́ уди́х пӑ-не́ма ни́што. Се́га би́х, та́а е́син. Ка́ о́дум та́м, на-то ме́сто, шо́ ќи-ви́диш – сѐ пул'а́ни, ка́мӑнто ди́гнӑни... Са́мо адна́ же́на најде́ме та́м уд-на́ш-те, шо́ зна́ на́шо да-гуво́ре, дру́к не́ма ни́куј, сѐ гӑ́рчко* [ПК,2(216-217)] – автентично сведочење на информаторот (Атанас Јанев) за тоа како македонското село Морарци (во Кукушко) по Балканските војни (1913 г.), ја сменило својата демографска слика и станало грчко; сп. top. *Пол'аните* 'ниви и **пасишта**' (Д. Броди, Драмско) – [ЛИ,Ми..., 175].

**пул'ка** f 'млада кокошка, јарка' [ПД-,126]; сп. празноверие: ~ *ако си петле чопни си пашка, ако си пул'ка – крило си чопни* – ова го зборуваат додека го држат пилето в рака потоа ќе го пуштат и ако се **чопне** за опашка – значи дека е петел, а ако се **чопне** за крило

значи дека е **пул'ка** – **[ТГ,402]**; ~ *жӑлта пу́л'ка пудбуле́на, пуд-бе́л мису́р пулупе́на* – брзозборка, се повторува повеќе пати [ПК,2(92)].

**пумагајне** n 'кога некој нема доволно работници во семејството односно нема пари да плати *измиќари* (за земјоделски работи), во таков случај, на празничен ден му доаѓаат познати *на пумагајне*, односно *на јардăм* (= помош, турц.). Обично доаѓаат младичи и девојки, а домаќинот им дава само јадење, а не и пари [ТГ,327].

**пумагач** m, в. **пумага́ч'ин** ~ *и са чини́л Пруфи́тин и вел'а́л: Благусуве́н си, Го́споди, Бо́га на́ша Израи́лц'ка, шо си уми́л и си дава́л, и а чини́л си имда́т и пумага́ч на тво́ити л'у́ди да утки́нат* [MV(K),322]; сп. верување: – кога ќе дојде Св. А танас тогаш е *стрет зима*. Тешко е до Св. Атанас, а штом тој ќе помине *и тоа што му беше за умирајне – не са прадауве* (= и тој што му беше за умирање нема да умре). *Свити Атанас се смета како пумагач и другар на Св. Андон* [ТГ,-27]; ~ *и о́н а зе́л на не́гу уф рӑ́ции, и благосови́ на Бо́га, и риче́: Се́га, Го́споди зе́вај си на измиќа́рут, кату́ как си ре́кạл су ми́рну; е́ту а виде́ле о́чити ми пумага́ч на́ш, шо си азирдиса́ на о́чити на са́ти л'у́ди; ви́дело да би́ди на инса́нут* [MV(K),-313].

**пумага́ч'ин** m 'тој што помага, помошник' ~ *му вили́ : "дуне́сух иди́н пумага́ч'ин, да ми пума́га!"* [MS,t,73].

**пума́ге** (и: **пума́га**) impf 'кога некој му пружа помош на другиот' ~ *л'у́ѓӑто шо ги фа́тиш дӑ ти пума́гӑт нӑ гу́мнуто, о́ни ки ти рӑбо́тӑт* [ПД,122]; ~ *не́ мо́жи не́кој да работи измиќа́р на две́ а́ги; о́ти или идно́то ки си милу́ва, и на дру́ѓут ки гу кạскапди́са; или на идно́то ки му пума́га па дру́ѓут ки гу нати-ми́са. Не́ мо́жите да рабо́тите на Го́спот и на Ђа́волот* [MV(K),264] – интересно дека во Евангелието (Кулакиско), што, се разбира, се однесува на христијанската религија, среќаваме многу турцизми и имиња на турски великодостојници, каков што е случајот во контекстот: **измиќа́р на две́ а́ги** (сп. уште: **јузбашија** и др.), што зборува за силното присуство на турскиот елемент во овие краишта; ~ *"и́диш' у м'е́н'ạ да ра́бутиш'? ја́с и́мам кафине́ и за пума́гаш' на гул'ӑ́мӑ-т'ӑ гарсо́ни!"* [MS,t,81]; ~ *И угвори́ Си́мон, да ре́кạл на не́гу: Пуве́лин, сӑ́та но́ќа си умури́хми, да ни́шт'о не́ фати́хми; и́лим за тво́ја пуве́ла дӑ а фӑ́рлам гри́пут. Как му фӑрл'а́ле, затфори́ле но́го ри́би уф гри́пут, ду́ри ки си ски́ниши. И а вика́ле на друга́рите шо би́ле уф дру́ѓут ка́икут, да до́јдат да и пума́гат* [MV(K),272] – една посебност во врска со членот: во контекстот имаме пример со "двоен" член, и на определбата и на именката, што не е обично во литературниот исказ: **биле уф друѓут каикут;** сп. благослов: – на свадбената вечера прв *благушове* кумот: "*Дубре са субраме и дубре фтасаме! Госпуд ни* **пумаге**, *здраве ни даде, ил'ада утидеме, ил'ада и един дујдеме. На новјут гост Госпуд нова нафака* (среќа) *да му даде! Сус таква радуст Госпуд сите братја да и зарадуве, и дека треба да се врне!!*" [ТГ,184].

**пума́к** m 'некој што не е Турчин а ја прифатил муслимаската религија' ~ *утјӑ́хме уф-се́ло Кре́цӑво... сӑ-свӑли́ме нӑ-че́шмӑта Кипӑри́с... а слика́х че́шмӑта, о́ти на та́а че́шма еј-ра́нин Ри́сто... ку́кушки вујво́да. Ут та́м утјӑ́х на-русӑли́цките гро́биш-

*та. Уф-Крéцăво нéма нáши ни-адѝн, сáмо Гăрци и пумáци, тăкá рăзбăр-кини* [ПК,2(Крец–307)].

**пумéва*** impf, в. **пумит'é** ~ *с'éдна мумáта и кáта сабáлин и на ви-ч'ерó и пумéваш'и кăш'тич'кáта* [MS,t,62].

**пумѝж'ду** praep 'помеѓу' ~ *пумѝж'-ду на луз'éту с'ăх мисѝр'; пумѝж'-ду на мисѝр'у с'ăх фасýл* [MS-,s,93]; сп. **миж'ду**.

**пумѝне** (и: **помѝни**) pf 1. 'се придвижи, пројде од едно на друго место' ~ *Ученѝците давáле на сфéтут; и сѝти јадéле, и си прија-дéле. И шо артирисувáле кумáти, и кринáле, и убрáле дванáдест кóши пăлни. На вá чáс пувел'á Исус на Ученѝците да флéзат уф кáикот, да помѝни утăди* [MV(K),266] – уште една потврда за посочената морфолошка специфичност: проширена употреба на множинската наставка **-и** кај еднносложни именки: **дванáдест кóши пăлни** (м. 'кошови', за ова в. во граматичкиот дел); ~ *дéцта óвăрт-зáвăрт нă-лéбо. Димéк глáдни сă, ќи-пумѝнат, ќи-зăмѝнат, ќи-си-скăршат лéпче* [ПК,2(187)]; сп. клетва: – кога ќе тргнат на пат ќе се прекрстат и ќе се помолат на Бога: *"Господи Боже и Свити Димитрије, на душмајне бастрет да им се фате* (= да бидат оневозможени)*, да не ма видат, да не ма чујат, крај них ка ки пуминум, каман и дрво да са чинат, сус рат да пуминум!"* [ТГ,306]; ~ *искарáјт-ме на дрýм, на субéрут,[ лéле зạ бạјрáкут кóјну ми вăрзáјте,[ на нóјзте пѝсмо испишáјте,[ на сăрцéто пѝле Стáно,[ кѝтки насијáјте,[ кóј да помѝне – сè дạ си скѝне* [ИГ,108]; сп. верување – спроти празникот *Св. Чтирасат* девојките вражат за да дознаат кој ќе им биде избраник: во самракот ќе отсечат гранка од црница и со неа одат до некој поток или бразда со вода, и ставајќи ја гранката преку браздата ќе речат: *"Који ми је удилен* (определен) *вајa вечар нека дојде на воја мос да пумине и уф нас да дојде!"* Девојката ова три пати ќе го повтори со верба дека ноќта ќе го сонува својот избраник [ТГ,46]; **2.** 'пролета (птица)' ~ *кạ пáжѓе дéтто óдма пувéл'а ут џáрут дạ гу вăрзạт дéтто. Гу фăрл'ăт нă бунѝштто. Тáм си лéже. Пуминáле адни гăлăбе. Вóа знạјáл и гăлăбско да гувóре* [ИГ,114]; **3.** 'измина време' ~ *пуминá идѝн д'éн', пуминáха двá днѝ ... д'ăт'ạнту фáти да сă ч'ý-ди* [MS,t,84]; ~ *ут-кă-пуминáле двáјсе гудѝни, сă-дукăрáло рéт то· тăргóвăцо дă-дó· пá уф-тó· сéло. И ѝде. Вéчăрта си-нóјџе акрáно, уф-ка·вăнéто пусăдéле и уддéле нá-о·рто. Тугáј, éдно врéме, сè нă-пăто сă-брáле, игрăјáле н-éјн тăпăн* [ПД,151]; ~ *амă туку речи и немă ден дă пуминă и да немă ув у селту и некуј гос-Турчин* [МЕ(Р),-84]; ~ *и сă наближѝа уф сéлото шо óдиа, па óн призделýваши далéко ут нѝх да си óди. Да му сă мóлиа на нéго éм вéлеа: Ела су нáс, óти умрạкнá, и пуминá дéнот* [MV(K),253]; 4. 'начин на кој живее, односно го исполнува времето' ~ *"ш'ó прáити, кáк пуминáхти тóлку вр'ăм'ạ?"* – *"нăј млóгу хýбạја! тѝ кáк пуминá!* [MS,t,86]; ~ *и му-вéле: "Вá нóш у-тéбе гóстин-сум". "Арно, дéтто му вéле, éлај! Има иднă-удáја".* – *"Тáа шу-е, му-вéле, ќи-пумѝниме"* [ДК,128]; ~ *дă-глéјме дă-пумѝнме áрно, шó-ќ-ни устáне дрýго, гóсте сме нă вéко...;* ~ *ох, милна мале, милна мале![ на кого ме устави, милна мале?[ дали ме пурасна и суриди,[ па си риче стиге гајри,[*

*она може сама да се гледе?![ ти са суриди и киниса,[ ама не питиш и за мене,[ как ки пуминум, век да викувум* [ТГ,264]; сп. **помин** [ПК,2-(157)]; 5. 'оздрави' ~ *ко́а пу́л'ăт: "Ету-гу во́!" Дé бăкăлăм, у́дри дăрво, у́дри дăрво – гу-избига́ле. Излéгăл. – "А-а, систри́чко, шо́ ми сто́ри? Мă-утипа́ја уд-бо́ј", му-вéле. –"Е, то́ нé-е ни́што, му вéле. Ќи-ти-пуми́не"* [ДК,118]; верување: – кога на вториот ден од Велигден се прави црквениот ритуал *крхци*, жените што имаат болни деца ќе ги завиткаат во крпи и ќе ги остават на патот, преку нив да поминат *крхците* – болеста *да пумине* [ТГ,63]; **куту на куче ки пумине** (изрека; се кажува кога некое дете ќе падне, односно ќе се удри) [ТГ,247]; **6.** 'кога нешто ќе биде воврено во тесен простор и извлечено од другата страна' ~ *ко́ј-што ми-да́ди, мо́ри ја́бaлка,[ зилéн дa-бу́ди, мо́ри ка́к-нејзи.[ Ко́ј-што ми-да́ди, мо́ри, пăрстино,[ приз-нéго да́-го, мо́ри, по́минат.[ Кој-трéтјо ми-мéни, мо́ри, ц'а́лувна,[ да́ј-ми-го, бо́жи, мо́ри, за-нéго* [ЛС(К),134] – во текстот има неправилна употреба на заменката за дативен предмет: **нејзи** наместо формата за директен објект 'неа': **зилéн да-бу́ди, мо́ри ка́к-нејзи;** 7. изр.: **уд-мéн нéк пуми́не** (= нема да се лутам) ~ *за ти́а маабéте шо си-ј кажува́ла трéбе дă-т сă-л'у́тум, а́ма а́ј по́-ста́ра си, уд-мéн нéк пуми́не* [ПК,2 (204)].

**пуми́нва** impf в. **пуми́нува** ~ *си грéде ба́бăта. Пла́че, пла́че, шо́ дă-пра́е? Пуми́нват вра́пците. – "Шо́ пла́чиш, ба́бо, цéл дéн, му-вéле ту́ка!" – "Бре, нă-мо́ж дă-гу нăпăлнăм ришéтто во́да"* [ДК,116]; ~ *Ину-врéме нă-за́мăн има́ше инă-лиси́ца, ину-вăлк. Лиси́цата излéгла нă-пăтут и лигна́ла. Е, пуми́нва по́пут, си вéле: "Ај мă инă-лиси́ца"* [ДК,143].

**пуми́нува (и: поми́нуве)** impf **1.** 'проаѓа', **в. пумине** 1. ~ *ама уд неколко дена, пуминуве попут крај него и му веле: "Знаиш, утре е Св. Јуван!" – "Ими некни бише Св. Јуван, мер утре па!?" Нејсе и тоа ден си гу прачикал* [ТГ,26]; ~ *и ногу друзи турлиј треви и билјки и зăрди ут шо не сă пуминува ут урман* [МЕ(Р),-76]; ~ *на то́а врéми, ка́ си на-ближи́ Исус на Ј..., идéн слéпин си сéдиши на пăтут и про́сиши. Ка́ слуша́ сфéт шо пумину́аа, пи́таши: Шо и ва́ гирултии?* [MV(K),280] – сп. специфичност во зборообразувањето: проширена употреба на суфиксот **-ин: слепин** наместо 'слеп'; на друго место имаме забележано **го́лин** м. 'гол' и др.; **2.** 'изминува време' ~ *Кога пуминуве дистина дена, некуј чувек па му веле: "А, утре ки дојме уф тебе на ракија, утре е Св. Јуван!"* [ТГ,26]; **3.** 'начин на живеење' ~ *има́ло двУј-ца бра́те, а но́го у́буво пуминува́ле. До́бро-ама ѓа́вуло ги-видéл о́ти но́го у́буво пуми́нувăт и-еди́н дру́к сă-ра́нăт... И-тăка́ ѓа́вуло гу-пăдна́л мăка о́ти то́лку а́рно дă-пуми́нăт* [ПД,165]; ~ *кузум, браче Ристо, ного ти са мол'ам:[ клајне да му чиниш,[ мăчин помин пуминувум,[ ни на леб сум ни на вода; [ куќа празна растурена;[ нема никуј кој да пите,[ жива ли сум ил умрена* [ТГ,265]; ~ *и цреви са баре карат, а кам да са не карме нија,* тоа особено важи за оние што работат заедно и затоа постои изреката: "*Сус јабанџија поарно са пуминуве*" [ТГ,319]; **4.** 'се протега' ~ *во лаф поминува узгорă ут друмут сăл уф селто Илиџијву* [МЕ(Р),82]; **5.** 'има добри односи со некого' ~ *дă-вéдиш гла́ва, дă-си пуко́рин, дă нé сă-ка́риш,*

*ус сите да-си-пуминувиш* [ПК,2(183)]; **6.** 'се задоволува со нешто, не бара повеќе' ~ *не одăт ув таквијă кăвиницнă, кăдă имă ... којнак... ами поминува су 1 улнук (1 копејка) кафе* [МЕ(Р)86]; **7.** 'се преселува од едно во друго населено место' ~ *сил'ајнту... фăтијă дă гу уставăт селту и дă пуминувăт или нă Пазăр или нă Солун* [МЕ(Р),91]; **8.** изр.: **низ вода пуминуве** 'кога пере без вруќа вода и без сапун'; сп. – една недела пред селскиот панаѓур ќе натоварат на кола јоргани, душеци, перници, черги и др. и сето тоа ќе го однесат на Вардар и тука **ги чукат и низ вода пуминуват [ТГ,218]**.

**пуминувајна*** n **1.**'движење преку нешто, или низ одреден, ограничен простор' ~ *тука има мос и за пуминувајнто преко не плајкјат сăл пишаците* [МЕ(Р),72]; **2.** 'оставање во наследство' ~ *амă су поминувајнту ут таткуту на синувјту на имајнту, оно се повикјă и повикјă сă друбело* [МЕ(Р),83].

**пуминувајтă*** n, в. 'пуминувајна' ~ *пуминувајтту ут иден чифликј нă друкј мојшă дă бидă или скришум нојкјтă...* [МЕ(Р),88] – интерес претставува образувањето на гл. именка со наставката **-јтă** (< -јте, во Еницевардарско финалното *-е* се редуцира во *-ă*).

**пумит'é*** pf 'исчисти со метла, измете' ~ *и вили́ ста́рата да и пумит'é кăш'тата, да́ и дука́ра и мрắва во́да* [MS,t,63]; и: **помитé*** ~ *вели на жена́ му: "на́ша са на то́ј ча́с, жé́ну, л'у ајди зé́ми мé́тли, да и́дими да га помитé́ми бра́товата ми кăшта!"* [V,PM,19]; односно **помети(е)** ~ *на среда рано за кладе нивјастата, да пере неколко ништа, за остави сетни на зăлвата перанету, тја за помете каштата* [V,PM,250]; ~ *излела девојката, да помети рамни двори еден ден. Проминали кралски сеизи приз рамно и́ двори, да напујат бăрза кон'а, и видела сеизиту на девојката. Шјаштисали, штото прогледот му си земá* [V,PM,243]; ~ *му порăнче пак: "утрината да дојдиш да сфириш, да играја хоро, ча млого биендисах тојто сфирини!" И он стана та утиде у дома му, речи на мајка му: "мале мила, да пометеш старата наша кăшта!" И мајка му помела хубаве* [V,PM,197]; ~ *та́мо најдé една́ мра́фкана ду́пка; фати́, га раскопа́ ма́лко она́ја ду́пка, пот нé́а најдé една́ парати́рка; га отво́ри, влезé́ла нé́три, та́мо најдé самови́лцки кона́ци. Си укачи́ го́ри, најдé неизметé́ну, неисчи́стину. Она фати́, помé́ти, изчи́сти* [V,PM,132].

**пýмка** f, bot. 'израслинка на гранче од која ќе се развие цвет – пупка' [MS,-s,93].

**помладјаи** pf **1.**'стане помлад' ~ *момата му вели: "хубаве царју ми велиш, но ниа имаме един адет и требува адетот да гу сториме. Адетут на и, тос човек, што ми донеси тука, да палими една хурна, да гу кладеми нетре на хурната: аку помладјаи, от три дни сетне са винчавами"* [V,PM,212]; ~ *му рече: "ох синко, ти да поиш да стоиш тамо, те за ти кладат на хурната; јазе човек за стана и за дојда да влеза у хурната, тебе за тја извадја вунка, и ут трите дена сетне да дојдиш тамо да викниш: излазох и помладјах"* [V,PM,212]; **2. пумладе (са)*** 'се возобнови' – објаснувањето за значењето на односниов глагол го даваме во контекст (извлечен од етнографски материјал); сп. магија за преземање на млекото и маслото од туѓи добици, со цел да ги пренесе

на своите кои треба да се *пумладат* и да даваат повеќе млеко; жената што ја прави магијата на туѓата стока, кога излегува од шталата со пепел *прасејуве* и кажува: "*на мене млеко и масло, на тебе г...*", т.е. **кај комшијата сè да се** *запусте*, а кај неа сè да се *пу-младе* (= да дава повеќе млеко) [ТГ,66] – се разбира дека ова е дел од народниот фолклор од минатото.

**пуможе** pf 1. 'кога некој даде помош (со работа или со подароци)' ~ *идну-де́н де́тто, та́му де́ка бире́ше дъ̆рва, му-съ̆-ја́ви ни́куј-си фи́л'. И гу-пу́ле шу-съ̆-мъ̆че де́тто, па и му-пумо́гъ̆л фи́л'ут. Па, му-ре́къ̆л фи́л'ут: "уста́ни да-си-жи́виме за́јно у-плъ̆ни́на"* [ДК,149]; ~ "*инале́јка, му-ве́ле, си-зъ̆бе́су нъ̆-па́шкъ̆та, си-со́бра тро́ ри́би*". – "*Е, литури́јте?*" *Му-ве́ле: "Нъ̆-иму-по́п та́му, му-ве́ле, ути́ду му-пумо́жи дъ̆-му-пца́лъ̆м, му-ве́ле, ми-да́ди тро́ литури́ј"* [ДК,118]; 2. **верување** – човекот многу често се обраќа кон Бога да му помогне, сп.: — наутро откако ќе се измијат луѓето, ќе си ја симнат капата, ќе се свртат кон исток или кон иконата, ќе се прекрстат три пати и ќе ги изговорат овие зборови: "*Госпуди Боже! Свита Трујца, да ни пуможиш! Свита Нидел'о и Свита Бугуројцо, мајка Ристова, ни дадејте здраве и касмет и бирикет. На душмајне бастрет да фатиш, ръ̆ци да им са исушат, нози да им са фатат. И как е арно така да биде!*" [ТГ,18]; или: тој што кумот го држал гол в раце при крштевката, тој мора многу да внимава да не го навреди кумот, зашто ако кумот го *праклъ̆не*, "*не можат ни три владици да му пуможат*" [ТГ,308]. Денеска младите ретко се молат на Бога, сепак кога ќе започнат некоја поголема работа често ќе кажат: "*Госпуди поможи!*" Или ќе се прекрстат и ќе кажат, ако имаат некој покрај **себе:** "*Ајарлија зафашкајне!*" [ТГ,18]; – поздравување: ако на пладне се сретнат двајца луѓе, помладиот го поздравува постариот со: *Пуможи Бог!*, а овој му одговара: *Дај Бу добро!* [ТГ,315]; **в. помогне.**

**пумо́ли (са)*** pf 'кога ќе побара подршка, односно помош' ~ *тој му ка́зува: "хи́ч' ниш'та́м ш'то́-гуди дру́гу да м'ạ уста́јити да съ̆ пука́цам го́р'ạ ... и да съ̆ пумо́л'а на Го́спут'"* [MS,t,23]; ~ *к'е́лешъ̆т оти́шъ̆л къ̆де-де́тто и му-рече́л: "Сега́ ја́с на-те́бка к'и-те-ја́дам". Де́тто каза́ло: "Че́кај да-о́дъ̆м, да-се-помо́л'ам на-Бо́га да-ми-про́сти гре́ховете"* [ВС(Гр),295]; ~ "*Же́но, ве́ле, ќи-ти-ка́жъ̆м. Идну вре́ме нъ̆-инъ̆-пъ̆ши́ца, ве́ле, ја́с му-бе́ измика́р, се́тне съ̆-ре́ши ъ̆-зъ̆кла́, му-зе́ во́ фло́ринут". Ко́а са́ка д-ъ̆-зъ̆ко́л'ъ̆м му-съ̆-пумо́ли: "Ајде мисичи́но, не́ма ни́куј, би́ди сфе́дук ти́!"* ]ДК,140[; ~ *зе́л-ја и на-сестра́-му и като-виде́ли та́м еди́н кона́к голе́м, качи́л на сестра́-му го́ре и зе́л о́н кучи́н'ата и оти́шъ̆л да-ше́та. Като-виде́л да-ле́тат еди́н бул'у́к ча́фк'и, се-помоли́л на-Бо́га: "Го́споди бо́же, ви́а да-ми-да́деш о́вце"* [ВС(Гр),294] – во контекстот се забележуваат неколку граматички посебности: предлогот **на** како придружник на директниот објект – **зе́л-ја и на-сестра́-му... качи́л на сестра́-му го́ре,** второ: множинска форма кај именките од ж. род со наставката -**е** : – **ви́а да-ми-да́деш о́вце,** трето: атрибутот поставен во постпозиција во однос на именката – **еди́н кона́к голе́м,** четврто: употреба на сврзникот **да** во интенсионални, декларативни реченици: **виде́л да-**

**ле́тат еди́н бул'у́к** (наместо: 'дека летаат').

**пумоче** pf 'измокри, испишка' ~ *кăци, кăци, баба! – баба прела две клупцијна,[ да и клала на бочвата,[ дошло јаре пукакало,[ дошла коза – пумучала* [ТГ,118].

**пумрăзна́нт** adj 'тој што бил изложен на студенило, измрзнат' [MS-,s,93].

**пумрắзнува*** impf 'кога нешто е оставено незаштитено на ниска температура, т.е. кога измрзнува' ~ *и пра́и кули́ба за ч'уба́ниту да спа́т, да ни пумрăзнуват зима́та* [MS,t,67]; в. **помразни**.

**пумухчи́а** m 'тој што помага' ~ *ни́мче́ки нă-пумухчи́ј, туки пл'у́н-си нăрăџто, а́к са́киш нă-вре́- ме дăсвăршиш рăбо́тта* [ПК,2(188)]; в. **помошник**.

**пуна́** adv 'најмалку, околу' (покажува приближност) ~ *з'е́ пуна́ ступи́на ко́зи и еркéч'а и и́ш'тиш'и да му ги зака́рат на с'е́луто́му* [MS,t,17] – падежен остаток од заменската, односно членската морфема: **с'е́луто́му**; ~ *тапс'а́та пуна́ три́ уки́ м'а́су; пуна́ дв'ӑ укӑ* [MS,s,93].

**пунăта́мка** adv 'понатаму' ~ *идно́ мăга́ре кă-го-истира́ле от-до́ма и-ситăргна́ло по-пăтут дă-си па́ла касме́т. Пунăта́мка си-нăјде́л едно́ ко́ч и-му-ве́ле на-мăга́рто: "Де́ка, побра́тиме, ќ-о́јш?" И-мăга́рето му-ве́ле: "По-кăсме́т?"* [ВМ-(Сар),314]; в. **по́нăта́м**.

**пунаше (се)** impf 'се однесува'; сп. пожелување: ~ *Господ да му даде касмет и здраве. Да е живо, да е здраво, и Господ да даде винчинија да прачеке, и он така да се пунаше!* (т.е. и тоа кога ќе порасне да биде кум) [ТГ,115]– гл. **се пунаше** на друго место го немаме констатирано.

**пунде́лник** m 'првиот ден во неделата' [ПД(Фур)]; и: **пунидјалн'ак:** ~ *и стануват, си хождат на јунакова кашта, пак седнуват, јадат, пијат, ахенг чинат, дур да усумни. На понидјалн'ак рано викат попот, му пеј водосвјатение, за да си чисти каштата* [V,PM,247]; ~ *уф пуниде́лникут пусе́стримте ц-сă убле́чăт уф риве́стини фуста́јне, пубра́тимте ус шăми́јки (тул'бе́јне) на гла́ăвта... ме́чки сă-пра́вăт* [ИГ,118]; постои верување дека и Господ започнал да работи *уд пуниделник* и затоа секоја поважна работа се започнува в понеделник, пр. *семе се ваѓе уф пуниделник* (тогаш се сее), *куќа се зафашиќе да праве уф пуниделник* итн. Некои понеделници имаат и одделни имиња: *Чисти пуниделник* (= првиот понеделник од *Велики пости*, кога куќата темелно се чисти), *Сирни пуниделник* (= првиот ден од *Бела* или *Сиропосна недел'а*), тој ден домаќинката не смее да претура по сандуците каде што стои облеката, бидејќи се плаши, според верувањето, дека глувци ќе ги изгризат алиштата [ТГ,7]; во Солунско Малецки запишал: **пунд'ӑлник** [MS,s,93].

**пуни́штин*** adj 'сотрен, уништен' ~ *У-Кре́џăво-ј уста́вно са́мо џăркăфта и две́ кắштички. Армутчи́ј-ј це́ло бри́шино. Ене́шево-ј це́ло бри́шино, Гăрма́дна-ј це́ло бри́шино, Гавӑл'а́нциеј це́ло бри́шино. Уф–Ку́куш сă по́виче кулиша́не, и ут Стру́мица има. Нă-Ште́рјо и́ма, нă–Мăли́но и́ма, нă-Кăл'ни́кăфци и́ма, нă Ли́ка То́мчăва и́ма те́тин, но́г а́рно губо́ре пу-на́шо.* **Стăрусиде́лци не́ма у-Ку́куш, ни ади́н, ни зă-ле́к.** *Са́мо уф-Арсăво и́ма стăрусиде́лци. Аџину́с то́ги-ј пуни́штино, ут-ко́рин еј иска́рно* [ПК,2(Крец-309-310)].

**пунóво** adv 'кога нешто се повторува' ~ *áјде, рăчéл, са нăsăд д-óдăме, прă дéдо и прă-бáба, пá пу-нóво свáдба* [ПД(152)].

**пунóсе** pf 1. **'понесе'** ~ *"тебе ак та видат,[ море врашко чедо,[ ќи та праватт, цанум,[ парче пу парче,[ залче пу залче,[ мрава што пуносе"* [ТГ,102]; ~ *пол'е, пол'е широко, ф тебе бил'ки секакви,[ мирисл'ави јубави,[ пол'е, пол'е широко,[ мома јоде за вода,[ биќар јоде пу неја,[ викна биќар продвикна:[ Бре стој, моме, пучекај,[ да ти стомни пуносам* [ТГ,-368]; **2.** 'кога нешто е усогласено, кога може да се поднесе' ~ *éј гу јáдинто, нéк јáде, áк му пунóсе маадéто* [ПК2(178)].

**пунуда (и: пóнуда)** f 1. 'нешто за јадење што се носи на болен' ~ *си земá пéте пáри и изл'áзи на пăтју, најдé калúнки да продáват, купú една калúнка да га прáти на мáјка му пóнуда... му вéли: "нá тáја калúнка, дá га закáраш нá мáјка ми пóнуда от мéника"* [V,PM,109] – во текстот среќаваме уште еден пример за употреба на сврзникот **да** во декларативно-интенсионални конструкции, место 'дека': **најдé калúнки да продáват** (в. во граматичкиот дел); ~ *разбулел се дете нежинено,[ нити жинено, нити армасано,[ пусакало нешто пунуда,[ нешто пунуда, шиќер црни сливи* [ТГ,158] – во контекстот имаме школски пример за несоодветна конгруенција, т.е. за нерегуларности во категоријата род: **разбулел се дете нежинено** (за ова в. во граматичкиот дел); ~ *нема никуј који да му носе,[ који да му носе нешто пунуда,[ се удбрала мома уд сред-село,[ мома уд сред-село башта ми тирзијка* [ТГ,158]; ~ *цáрски сúн си разбол'á, сúчки пóнуда му нóсат, не јáди. Момáта вéли на бáбата: "мáјко, дá му чúнам и јáзе една пúта, нá цáрјув сúн да му закáраш пóнуда!"* [V,PM,134]; сп. – кога болеста ќе земе замав се јавува на роднините, и нивните жени доаѓаат да го *убидат* болниот, и по тој случај носат *пунуда* на болниот, како: *пугача, чорба русник, гутвено или пичено пиле, сирење, лубеница, калинка, партукал, лимон, миндале* и др. Посетителите го храбрат болниот и секогаш разговорот завршува со мислата: "*Ки даде Госпуд, ки уздравеје. Ка је Госпуд не је никуј... Ако саке Госпуд не му е мăка"* [ТГ, 228]; **2. 'покана'** – кога детето ќе почне да оди мајка му ќе замеси **пугача** и откако ќе ја испече, им испраќа на соседите по едно парче, зборувајќи: ~ *Јуван (или Ристо, или...) прауди и ви пуштуве пунуда да дојдите да гу видите* [ТГ,122].

**пунуда рашадија** f – првиот ден по свадбата (понеделник) околу пладне кај младоженците доаѓа мајката на невестата, заедно со неколку роднини, да ја *убидат* (посетат) младата невеста. Сите носат *пунуда рашадија* (= алва од нишесте, скроб). Откако ќе бидат почестени со истата алва, ќе поседат малце и си заминуваат (ТГ,187).

**пунудица** f в. **пунуда** ~ *кога мăже јуд урајне,[ они на пустели. – Е бре мăжо, мили мăжо,[ мошне се разбулех,[ ми тикнало пунудица,[ па кукошкица* [ТГ,39-40]; ~ *трú гудúни, мăри Кáто, трú гудúни, áјди де,[ трú гудúни, Кáто, бóлен лéжа,[ тú нé дóјди, мăри Кáто, тú нé дóјди, áјди де[ тú нé дóјди, Кáто, дă-мăвúдиш[ дă-дунéсиш, Кáто, пунýдица* [ДК,157].

**пунта** f 'некаков вид болест' ~ *еј, кога бех на 20 години дети, паднах болин демек от пунта* [MC-(B),76].

**пунаѓубруве*** impf 'става ѓубре (на нива) од време на време' ~ *úма пе-чéс гудúни а пунаѓýбрувам нúвичката, тă áрно ми-рóжде* [ПК,2(92)].

**пуóди** pf 'оди за кратко време' ~ *пáлај си, и óбиди óти Профúтин човéк уф Галилéа не испáги. Да пак вúки Исус а викá, éм вéле: Јá-сам вúделот на сфéтут; кóј úди пу мéн, нé ӥ кабúл да си пуóди уф темнúца, туку ки си зéми вúделот на живóт ду вéка* [MV(K),262]; ~ *вéл'ат на нéгу Ученúцити: Дидáскале, сéга ти сакáле да ти фрăцкат су кáмини Јудéите, па тáму сáкаш да си óдиш? Гувóри Исус: Нé ӥ дванáдесет саáта дéнут? Кóј пуудúл на дéнут, нé си супнýа, óти му сă глéда вúделот, и áку пуóди нéкој пу нóка, сă сóпка* [MV(K)286]; ~ *да тáмо шо си лáфиа и са чýдаа, и óн Исус ка си наближú пуóдиши су нúх. Па вúи нé му пузнајáле на нéго* [MV(K),253] – во контекстот имаме проширена употреба кратката форма за индиректен објект **му** во служба прав предмет, наместо 'го': **нé му пузнајáле на нéго,** од друга страна во истата реченица директниот предмет е во придружба на предлогот **на;** ~ *пá пуудúле, пуд-éдно дрýго дăрво сăднáле дă-сă-пучúнăт и л'ăг-нá- ле тăкá дă-пуспúт, дă-пудрéмăт. Пăт дăлк. Нéко пúл'ăнце фатúл дă-чăрчóре* [ПД,153]; ~ *пуудúле мáлце, го-сретéле пéтăлут. И му-вéле и тóј: "Дéка, пóбратúми, ќе-óјте?" И-тúа пá му-вéл'ăт: "По-кăсмéт". И-тó му-вéле пá: "Нé ќе-мă-зéвăте и мéне?"* [BM(Cap),314].

**пýп** interj 'за подражавање на шумот што се создава кога нешто ќе падне (пр. на земја)' ~ *стáна, утвóри вратáта и дјáкут пýп! на зим'áта* [MS,t,68].

**пупа** f **1.**'вид земичка, мало лепче' ~ *да мелиш колку две-три оки, да го замесиш една пупа, да да одиш на пăтут, дек ке замине Ристос, да му речиш: "Даскале! Ти са мол'ум, воа леп е ноф, да гу благословиш да е блак!"* [V,PM,294]; ~ *"Слýши-мур, рăчéл, тóлко мă-прăсилú, чúм сáкиш дă-ти-кáжум и ки-ти-кáжум, áма пăрво шо-ки-нăрéдум ки-нăпрá-виш. Вáри чинúца, мéси пýпи, пус-тéли, сурéди и нáпкум јáс ки-лéгнум, ќ-ýмрум"* [ПД,153]; ~ *си-прáвăхме тăквú пýпи, ут-тéстто шó мéсăхме лéбо, дă-ј-зăлáжувме дéчката. Нéкуј пăт ги-прáвăхме ус-шикéрче...;* ~ *Сéтне жéнта дунцéла мóма и мăжот имáл и óн мóма. Двé мóми бúли тúа. И-сјáа жéнта ут-мăжут мóмта нé а-сáке, гă-нéјќе. Е, шо ќи-пpáве: фáјќе ú-измéсуве адна бéла пýпа. И, тáа пýпа гă-тăркáл'уве.Тáа пýпа дéк ќ-оде, уф-нéкаа вудинúца* [ПК,2(Иц–285)]; **2.** fig. 'ниска, дебела жена' ~ *Вáнѓа-ј кут пýпа, зăтăвá-ј тăкóф зăăр* [ПК,2(92)].

**пупадија** f 'жена на поп' ~ *горе доло, Катерино,[ горе доло јуф попове,[ попут нема пупадија,[ теб ки те чине Катерино,[ теб ки те чине пупадија,[ ти да му месиш, Катерино* [ТГ,100]; ~ *éдну врéме си-живăјáле едúн пóп и éдна пупăдúа. Пу-нéкулку гудúни уф-нúјнит брáк пучнáла неслó-акта. Пупăдúата чéсто пăта сă-нăјдувáла ус-едúн нúјн кумшúа* [BГ-(Бог)275].

**пупади́ка** f, в. **пупадија** ~ *е-на́пкунтă, му-сă-удѝло пу-ну́жда нă-тва́ де́тăнцуто, а-пă-та пупăди́кăта, нă-по́по жéнă-му ричéл: "Лу́до, о́днес-о тва́ де́те не́к сă-рăска́пе"* [ПД,163] – во текстот има уште една илустрација за тоа дека категоријата род (во говорите што се предмет на нашиот интерес) не функционира редовно, сп.: **пупăди́кăта, нă-по́по жéнă-му ричéл** – субјектот во ж., а предикатот (л-формата) во м. род; за ова в. поопширно во граматичкиот дел ~ *е ут-та́мă, ко́јсте – цéл дéн ин-свѝре сус-то свиро́ло – нă-мо́жăт дă-па́сăт, гла́дни са́мо ско́кат. Ка́ ки-до́јдăт, плéтиштта ги-изăдува́ли пу-грăди́нте, тéрат шо́ дă-ја́дат, нéма. И-пупăди́кăта му-ричéл нă-по́по: "По́пе, ричéл, о́ди ви́ди, то Лу́то ут-ка́ флизé – а-пă-си-кăжа́л о́ти Лу́до мо-ј-и́муто – ко́јсте плéтиштта ги-ја́ат вéчăрта"* [ПД,162] – во илустративниот контекст прави впечаток проширената употреба на множинската наставка **-ишта: ко́јсте плéтиштта ги-ја́ат.**

**пупа́ја*** f в. **пупадија** ~ *идну-по́н литури́сфа нă-дру́го сéло. И то́ литури́јте и-но́се, ... нă-пупа́јăта му вéле: "Бу́нда ти но́сăм пупа́е"* [ДК,118]; ~ *и пупа́јăта си-ă-исфăрли бу́ндăта у-о́гнут. Ко́а ќ-испу́л'ăт – лиси́цăта избига́наа. – "Е, шо́ систо́ри, мăр пупа́ја? Лиси́цăта жи́ва би́ла!"* [ДК143] – во последниот контекст номинативната форма е употребена со значење на вокатив: **мăр пупа́ја?**

**пупа́рин** adj **1.** 'полиен со вруќа вода'; **2.** fig. 'многу загрижен' ~ *уддé Питру́ш кут пупа́рин, му-ј уткрăдéли па́рте* [ПК,2(171)]; **3.** изр.: **кут пупа́рна во́шка** ~ *но́го нăду́јн то́о ва́шјо зéт мăри́, кут пупа́рна во́шка, ла́ф не кажу́ве* [ПК,2(172)].

**пупа́руве** impf в. **попа́ре** ~ *ти́ă чувéци шо-ми-ј дунцé нă-спи́јне ни устăви́а сирми́а, сја́а са́ке да сă-ври́јме, дăсă-пупа́рувме, дă-с чи́стиме уд во́шки* [ПК,2(194)]; сп. **сă нап'éкува** [MS,s,93].

**пупика́ва (сă)** impf 'се помочува' ~ *д'ăт'ату ут стра́ха сă пупика́ва* [MS,t,11].

**пупла́днина** f 'времето меѓу ручек и вечера' [MS,s,84].

**пуплитнéјн** adj 'се кажува за човек со бледо, измачено лице' ~ *жăлто́сăн, блéт човéк* [ПД,115].

**Пупо́во** top. 'македонско село од северната страна на Езерото, Дојранско (за жал денеска во Грција), за време на Втората балканска војна низ него поминале колоните бегалци од Кукушко на патот кон Пиринска Македонија' ~ *Ни́а ут-та́м сăба́линто фăна́ме Пупо́во. Адно сéло Пупо́во, а тăка́-ј, нис-стрéт нéго зăмина́ме. Та́м а́дни гулéми брéстуве и́ма, та́а кра́ј. Ја́ о́ште сă-глéет та́м уд-До́јрăн. Чéшма та́м, па́ сă-плăднува́ме. На длăгуто удéне трéбе дă-плăдну́виш. Плăднува́ме та́м, ка́ сă-зала́дú, вéчăр тăргна́ме ту́ка на-кăде Била́хца-ј тăва́, Пуро́ј дéка-ј* [ПК(Пос–290)].

**пупра́ве** pf **1.** 'направи да профункционира нешто што било расипано' ~ *анци́јата гу-глéде нéго, нă-рăце гудăрже. И днéс тăка́ – у́тре тăка́, днéс тăка́, утре тăка́ и анци́јата пупра́ве-си а́нут, пупра́ве си-ста́и, купу́ве си-пăјто́н и дéтто суспăјто́ну си-шéте из-гра́дут* [ВК,282]; **2.** 'дотера' ~ *тога́ му-тéкнало о́ти и-на-то́ј, и-на-д'а́до-му му-кажа́л: "А с га-направи́х та́а рабо́та, а́с-сам у́чан да-попра́вам, и-затва́ а́с гопоправи́х твојо ракопи́с и га-земах*

*ќе́ркаṭа"* [ЛС(К),127]; **3.** – **(са)** 'се збогати' ~ *дава хи мулето, штјува на пазар', напаза́р'ува, накупо́ва на деца́та јад'а́не пеши́н'. Гладни... и им купува дрехи да са облекат. А пăк брата му бил поп. "Ех – каа – нашиjа брат зашто тăј се поправи, то́лко чорбаџи́ја стана, ниви ку́пи, бло́ве купи, сичко има – казва, от де толкова пари?"* [ВД(Кал),334]; **4.** 'се здебели' ~ *сạ-пупрăви́ла, но́го а́рна стạна́ла* [ПК(Пл)]; ~ *мина́лọ вр'а́ми, ạ-нạ-фạрạо́н му-се-са́н'и нạса́н, изл'а́гạли кạ́ј-Ни́л, кạде́, и-кạ́ј-река́тạ, се́дạм кра́ви. Ра́нити, дебе́ли, го́ени, го́ени, а́мạ по́сли ни́ф изл'а́гạли сла́би, ọдва́ј о́дạт, ги-изл'а́ли нạ-гọе́нити, ạ-па́ и́сти тạка́ ọста́нạли, не-се-пọпра́вили* [ЛС(К),112]; **5.** fig. 'среди нешто' (во негативна смисла) ~ *е, во́ дисета́рут кăрши-на́с сус-шма́јзерут у-на́с нạвăрте́н. Па, еди́н, су-идна́ машѝнцка пу́шка, во́јник врăс-на́с се́де. Он гле́да, деме́к, шо́ стану́ва су-дисита́рут. "Зạшо́ ти шма́јзерут гу-и́мăш у-нă- ро́дут, у-циви́лте?" "Те́п не́-т пи́тạм зăшо́, зăшо́ не́, ја́с те́бе дọло ќи-т-пупра́вăм!"*[БМ(В),193].

**пупретка*** f 'вид седенка' – група од девојки и млади жени зимно време, навечер одат дома кај некоја од девојките на **пупретка, тука** времето го исполнуваат со предење (оттаму и називот **пупретка**), но и со шеги и песни; истото го прават и во рана пролет, кога зимата сè уште се чувствува, но сепак сонцето грее топло, тие се собираат преку ден на некој *завит* (= заветрина – место што не го фаќа ветар) и тука работат по цел ден – низ шали, песни и приказни [ТГ,366]; ~ *ни́ă не́мăхме ни о́фци, ни кра́ви, ни ко́јне. Ад д-о́јме на-***пупре́тка***. Циве́стта ка-ј мла́да ќ-о́де уф ма́јкă-ј нạ* **пусе́тка** [ИГ,119].

**пупре́че** pf 'оневозможи, спречи' ~ *бига́ле шо бига́ле и пре́т-дạ-а-фта́сăт грăни́цта ѓа́вăлут са-рạзбуди́л. Ка-са-разбуди́л пу́ле – же́на не́ма. Са-пушти́л пу-зе́мја дạ-ло́ва, дạ-па́ла. Не́ма. Пу-не́го де́-бре, де́-бре, пре-кра́ја и-фта́са и та́м ќи-ј-пупре́че* [БМ(В),196].

**пуприка́же (си)*** pf 'проговори, прозбори' ~ *дăне́ска ше́те, у́тре ше́те, и сус-ца́рскăта мо́ма се-рăзгува́рăт. Дне́с се-рăзгува́рăт, у́тре се-рăзгува́рăт и фли́зăт уф-адна́ грăди́на, де́ка не́ма но́го наро́т и се́днăт нă-адна́ ма́са, си-пуприка́жвăт зă-л'убо́в. И се-аре́сăт* [ВК,282] – уште еден случај што потврдува дека во југоисточните говори перфективниот презент е реалност: **фли́зăт уф-адна́ грăди́на, ... и се́днăт нă-адна́ ма́са.**

**пу́пула** f 'пердув' [MS,s,93]; сп. **п'е́ру, пиру́ш'ка.**

**пупуне́син** adj 'здрвен, вкочанет', "како **пупуниц**" [ПК(Ал)].

**пу́пуниц** (и: **пу́пиниц**) m, zool. 1. ~ *мо́-ј пи́ле, пе́е нă-про́лит, кул-Бла́гувиц, о́н еј шăре́н, бе́ло цăрве́нко, и́ма цуцу́лче нă-гла́фта. Пе́е: пу-пу-пу, кулку ја́рбица-ј, а́к-тă-прăби́е сăба́јлин нă-гла́дин куре́м, ќи-т-смăрде ди́о* -- суеверие; **2.** bot. 'растение со црвени цветови, но не мирисат убаво' ~ *тре́ва ка́-ј мла́да гă-ви́кат* **ма́чиц**, *гă бе́рат за зе́ле. Ка́-ќ пура́с-не, пу́ште висо́ки рăчки, нă-вăро да́ве пу́пки, сă-рăспу́кат, цăфтат кут-афио́н. Не́куј гă-ви́кат* **бу́лка**, *ни́а* **пу́пуниц** – случај на употреба на перфективен презент: *сă-рăспу́кат, цăфтат кут-афио́н*; **3.** fig. 'со негативен однос: се кажува за мал, низок човек' ~ *ви́дј-оо али́с пу́пуниц (пу́пăнц) ка́ о́де* [ПК,2(92)].

**Пупуша** top. 'могила, вештачки направена среде поле' (Серско), топонимискиот назив е изведен од апелативот **пупуш** 'папок' (според формата) [ЈИ,Ми..., 179].

**пупăди́че** n, bot., Matricaria camomilla 'лековито полско цвеќе, камилица' (Пат), во Гевгелиско: **рăмо́јн** [ПД(122)].

**пуразгуворе*** pf 'позборува' (малку) ~ *еден ден са субрале сите жита, малце да се пуразгуворат. И дудека са фал'аа сите заедно, и ... првно зафати чиница(та) – кара башак – да са фале, вил'аќи: "Мене сите ма палат. Ма јаде и крал' и сирумах... и кога са рожѓат трабувум, и кога умират – па трабувум!"* [ТГ,342].

**пураснан*** adj 'оформен, израснат' – првата година кога е дојдена на младата невеста ѝ "гледаат низ прсти". "*Нека и е прустено! Уд чужда е куќа! Не е пураснана уф нас, па да знаје пу ќејфут да ни чине*" [ТГ,283].

**пура́сне** pf **1.** 'се однесува за жив организам којшто со текот на времето се оформува, станува поголем' ~ *Та· ве́чăр о́ни пă ки-прăви́ле· пăрже́шка, има́ле ро́дăно де́те, же́нцко. Тăма́м сă-чина́ло пулу́нуш дујде́ле нăре́чниците и пучна́ле дạкạжу́вạт. Пắрвạта рạче́ла: "Е, де́ј жи́ва и здра́ва, дă пура́сне гуле́ма..." Дру́гăта: "Ка́ ки- пура́сне, то· що́-ј до́јдăн нă-го́сте мắш дă-ј би́де"...* [ПД,151]; ~ *аман, Петре, милин ступано,[ ка кајдиса ка на устави!?[ који на деца мирам ки даде,[ на сираци леб ки даде!?![ така ки се мăчат и путиркат,[ зашто, Петре, јас устанах,[ ... деца који ки ни пурасне,[ који на пăт ки ни јискаре?* [ТГ,264]; – кога новороденчето прв пат ќе го залула бабицата ќе го благослови со овие зборови: ~ *да биде здрав, да биде касмитлија, сус леко да пурасне, ерген (или мома) да са чине, татко и мајка да зарадуве, уф село да са лаге, биз него ништо да не биве, сите на него да са питат* (од него да бараат совети), *поп да биде, ѓак да биде, учител да биде книга да знаје, сус сој соп да устареје, жена да дубије, деца да дубије, деца да изгледе, деца да ижене, гулема старос да дучеке!"* [ТГ,109]; ~ *не́ слу́шат де́ца, а не́ зна́ат кạква́ мắка се-ј јăдéло дудéк дă-ј пура́сниш, уд мрắфка (ди-ј нăпра́виш чуве́ци)* [ПК,2(204)]; ~ *ра́сте висо́ко нă го́ре, ка́ ки пура́сне ста́блуто да́ве куту бо́цки; гуле́ми ли́ста да́ве уд до́лу* [ПД(123)]; – на крштевката кога го даруваат детето, кога оставаат по некоја пара покрај перницата ќе речат: ~ *Ајде, гулемо да пурасне, братче (или сестричка) да си купе;* ако детето молче ќе продолжат: *гледиш ли гу, укубетут нијединǃ Се разберуве, па види ка молче за пари!*, ако пак плаче: *бре, бре, бре, ки се каже дека е! И оти бил јунак, па знајал да плаќе. Ох, ох! Грубутија нијадна! – Укубет и грубутија* – така викаат за да не го "урочат" [ТГ,116]; ~ *разглида́јти а́рно пили́штити на не́бито, шо ни́то се́јат, ни́то жни́ат, и Та́тко ва́ш уф-не́бито и ра́ни... Уче́јтисте ут сфе́тицте уф-урма́нут как пура́стат, нито сạ мắчат* [MV(K),264]; **2.** 'кога ќе се зголеми нешто што не е живо, пр. имот' (примерите не се многу, но сепак ваквата употреба на гл. **пура́сне** е реалност) ~ *арџувиту повикјă пурăстеа, имајнту сă раздруби, борџувă фăтиа да јспливувăт* [МЕ(Р),86]; ~ *дă-и́ма но́го уд-на́ште бижа́нци та́м. Ка́ уддéме уф-Со́фја, не́мше нăро́т но́го. А ка́ уддéе уд-на́ште Макидо́нци: "Со́фја, ви́кат, сă-наплуди́ се́га, пурăсна́ Со́фја. Нăро́т сă-*

*нăплуди́, кăшти си-нăпрăви́а"* [ПК,2-(Иц-284)]; **3.** изр.: **му-пурăсна́ рăбо́тта** (= се однесува самоуверено, гордо) *~ де́цта му-изучи́а, сă-фати́а нă рăбо́та и така́ рăбо́тта му пурăсна́* [ПК,2(178)].

**пура́снуве** impf 'станува поголем', *~ де́тто сă-цăну́ве гувăда́р уф-се́лто и ма́јката дă-па́сат гуве́ата. Е, то́о де́те пура́снуве ерге́нин. Рăбути́ли адна́ гуди́на-две-три, ви́ќе иска́руват гуве́та да-па́сат, гле́де де́тто, адна́ зми́а прăкăршăна, ла́зе* [ПК,2(215)]; *~ гле́дăхме бу́ба... Чим пура́сне гуле́ма, га-наре́дат на-гуле́ми о́дăре и га ра́нат гуле́ми гра́нки. Одăре, кре́вите им пра́ват, кре́вите уд-ле́си и уд-дăрва, ле́си, тăрска. И-о́на рăбо́те ме́сц-и-пу́л, зави́ве о́на. Зă-ме́сц-и-пу́л пура́снуве о́на и зави́ве* [ПК,2(215)] – географскиот распоред на сврзникот **чим** 'штом' (се јавува во крајните југоисточни говори) нè упатува да заклучиме дека се работи за архаизам, а не за позајмица придојдена од север.

**пура́сти** pf, в. **пура́сне** 1. *~ на то́а вре́ми, дуjде́ Исус на Назаре́т, та́мо шо бе́ши пурасте́л, кату́ как има́л о́н аде́т, флизе́ иде́н де́н уф су́бута на со́бар, и застана́ да прика́жува* [MV(K)291]; *~ и сăти шо слуша́ле кладе́ле уф сăрцито, ем вел'а́ле: А циба шо ки испа́дни во́а де́ти ка ки пура́сти?* [MV(K),322]; *~ му-ве́ле во́лут: "Слу́ште ва́ка. Ја́с нă-мо́јто га́зда двајсет гуди́ни му о́ра, му-рăбо́та: му-пура́сти и де́ца и ину-дру́го. Ето се́га уста́ри, мă-пуштија у-ăвли́ăта, мă-то́кме дă-мă-зăко́ле – му-ве́ле; не́ма пра́во"* [ВК(Рак),324]; *~ наричé Го́спот на ва́а прика́зна: Испадна́ јарациата да си се́и се́мито му. Да та́му шо се́иши, ко́ј зăрно ут се́мито му падна́ на пăтут и си газа́, и ут не́бито пили́штити гу издо́а. Па дру́гуту падна́ уфстре́т уф трăнити, да ка́к си пурасто́а трăните, гу удави́ле* [MV(K),273].

**пурастне*** (и: **порастне**) pf, в. **пура́сне** 1. *~ и сама си калн'аши днuту и касметјут, вел'ајке каде Бога: "ах, Боже, милички Боже! Не да ми раждаши мајка ми един камин или едно дрјаво, туку ме роди човек, ме порастна, да си горја на жив живот!"* [V,PM,195].

**пурасту́а*** impf в. **пура́снуве** *~ и слизе́ су ни́х, да дуjде́ на Назаре́т, и му слу́шиши на ни́х. Па ма́јка му а и́маши во́а ла́ф уф сăрцито. И Исус пурасту́аши, и софи́а му и́диши и да́р ут Го́спот и ут л'у́ди* [MV(K),308]; *~ и как са наближи́ле о́сомта де́на да са чи́ни суне́т на де́тито, и му кладо́а и́мито Исус, шо гу кладе́ Ангилут шо не бе́ши роде́н о́шти. И де́тито пурасту́аши, и ум си бе́риши и суфи́а* [MV(K),-307]; *~ шо́ ќи ви́де? Инă-мăла́тка сă-вăрте унăтре. Лита́штем не́-сă удăви́а де́цăта. И-кре́ва. Ко́га и-пу́ле – де́ца. То́ си нима́л де́ца, пу́стјут. Си-и-зе́ва, си-и-пурăсту́ва* [ДК,114].

**пурго́н** m 'мерна единица за површина (на земја, во случајот на нива)' *~ ду-годи́нтă де́ду Го́спут па́ тăргна́л пу-зе́мјăтă и пра́во нă-та́ ни́втă при-ура́чут: "Дубру́тру, јуна́че!... Ка́ ти-вăрве, си́нку, ура́јнту?" – "Ми-спо́ре де́ду, но́гу ми-спо́ре: зă-де́н изуру́вам две́ пурго́ни!"* [ВВ,310].

**пурдава́ч** m 'човек што работи в продавница, односно на тезга на пазар' [ПД(Фур)].

**пуридија** f 'болест што се шири и ги "поредува сите" ' – кога ќе застуди повеќе времето, децата често се разболуваат од настинка, споменатава болест се вика **салгăн;** ако во исто време се разболат повеќе деца се вели дека владее **пуридија.** Оваа болест ја лекуваат така што на парче платно ќе намажат лој од овца врз која ќе посолат истолчен ким и таквата крпа ќе ја стават на градите на детето [ТГ,22]; **поридијата** може да ги зафати и животните, пр. болеста **шап** се шири од еден на друг кај воловите како **поридија; волот опфатен од оваа болест не може да оди,** *са шчипчуве* [ТГ,381]. .

**Пурóј** top. 'место во јужниот дел од Пиринска Македонија' ~ *Нúа̜ уттáм сăбáлинто фăнáме Пупóво. Адно сéло Пупóво, а тăкá-ј, нисстрéт нéго зăминáме. Тáм áдни гулéми брéстуве úма, ... Плăднувáме тáм, кá сă-залăдú, вéчăр тăргнáме тýка на-кăде Билáхца-ј тăвá, Пурóј дéка-ј* [ПК(Пос–290)]; ~ *У Пурóј пá-с нăјдéме. Мóс, тăквó нăпрáвин нă-лóтки... Рăзбулéл се áдна жéна там, ду-нáс блúзу. Кá пумнáме Штéмница на-гóре, га-устăвúли дéк лéже, нéм нúкуј крăј н'á, избигáли* [ПК,2(Мор–219)] – во контекстот среќаваме уште една потврда дека категоријата род во овие говори не функционира, односно функционира само делумно: **рăзбулéл се áдна жéна там** (обратен случај од примерот "*тој рекла*" (< **том рєклъ**), што го наведуваат повеќе истражувачи на долновардарските говори, секако со углед еден на друг, како потврда дека овде крајниот ер (во слаба позиција) се зачувал. Како што рековме, до односниов превид се дошло поради немање покомплетен увид во работите.

**пурóк** m 'се кажува за човек што многу се нервира и за мала работа се лути' [ПК,2(92)].

**пуртáрин*** m 'чувар' ~ *си ја з'é кóш'ницáта сăс смóкфит'а̜, утúва на манастúру, вилú да фл'áј н'éтр'а̜ ут пóртата, пуртáрину гу ни устáв'а* [MS,t,45].

**пуртрéт** m 'фотографија, слика' ~ *и зăпóчнувăт чéшма дă-се-прáве. Нарáви-се чéшмата. Кáжа нă-мáјстурто дă-устáвăт едná кăмáра. И мóмта имáла-си пуртрéт, óште кáа е-бúла мóма уф-бáштината кăшта – сăшто кутý кáа е-бúла. Тýрăт-гу пуртрéтут фуф-кăмáрта* [ВК,283] – уште еден случај на перфективен презент: **тýрăт-гу пуртрéтут.**

**пуртукáл (-áл')** m, bot. Citrus aurantium 'јужно овошје со сочни и благи плодови' ~ "*на-ти т'éс двáта пуртукáл'а да ха пýсниш' на жинáтати!*" [MS,t,86]; ~ *бúш'и уч'éл кутý у Атина, сă бúш'и фáтил у идúн ч'урбаџ'úја да прудáва пуртукáла* [MS,t,26]; во Гевгелиско: **партукала** – понеделник по свадбата кај младите доаѓа кумот и тогаш го носи својот *сујиш* (поклон) тоа е обично некој голем, бакарен сад (тепсија) полн со различно овошје: *партукале, кустејне, јабулки, шиќер* и сл. Сето овошје, особено *партукалето* се налепени *сус варак* (= "позлатени" конци) и покриени со свилен *кăврак* (вид шамија) [ТГ,188]; и: **портокал** ~ *кату промина от пăнтјут, един продавал портокали. Тој портокалџиа беши едно момче лично* [V,PM,190].

**пуртукалá** m (f) 'потсмешливо обраќање кон оној што продава портокали' ~ *д'é си с'а̜д'áха, сă гутф'áха, ч'а̜ за си л'éгнат, му вилú мумáта ...: "е брé пуртукалá, как б'ăш'и, да как стáна!"* [MS,t,29];

в.: **портокалци**.

**пуру́ча*** pf 'се најаде' ~ *прӑви́а ру-чо́к, сидна́а, пуруча́а, му-ви́ка: а́ј, риче́, во́ по́рциито зе́ви-го дӑ-му-но́сиш нӑ-то́ шо́ на́ј ми́-ј ми́ло, на́ј ми́-ј ми́ло. Га́зда́та му-ви́ка, зна́чи нӑ-же́нта-му дӑ-му-но́си* [В-Ев(Кор),304] – прави впечаток збороредот: партилулата за суперлатив **нај** е одделена од придавката на која се однесува со кратката зам. форма 'ми' и со формата од помошниот глагол 'е(ј)': **на́ј ми́-ј ми́ло**; и: **поруча** ~ *удеки и аскерут дуjде. Царувут зет му веле на шура мо: "Ад да поручиме, да напкум кӑ са удриме!". Са наручаа. "Сидејте виа тука!", риче царувут зет* [V,P-M,296].

**пурцула́н** m 'специјална, оплеменета глина' ~ *пија́тка мо́ш дӑ би́де уд мета́л, мо́ж дӑ биде ут пурцула́н* [ПД(120)].

**пурӑ́мбину*** adj 'материја на која има сошиено раб' ~ *па́рạм рӑ́мбови ут пурӑ́мбинуту* [ПсС(З),66] – во контекстот се зачувани траги од некогашниот назализам: **рӑ́мбови, пурӑ́мбину**.

**пурӑ́мб'ува** impf 'прави раб, порабува некоја материја' [MS,s,94].

**пурӑмнувајнӑ** n 'споредба, барање разлики меѓу некои работи' ~ *ама идно пурӑмнувајнӑ нӑ тијӑ гудини су сига-шните сӑ пулјӑ оти тогӑј јарӑццијте нӑ погулемите мал-сӑјбиј биле по-арни* [МЕ(Р),85],[МЕ(Р),175].

**пурӑ́нч'ин*** adj **1.**'објавен, нарачан' ~ *с'ӑ́канд'ạ има́ш'и дијадо́сану ('му има́ш'и пурӑ́нч'ину') ... о́ти на кутра́ ска́ла да по́јат, да ги ни уста́в'ат да ја́хнат на гими́јата* [MS,t,58]; **2.** изр. **влӑко́ пурӑ́нчину ни јạде́** (= треба да се чуваме од злото бидејќи доаѓа ненајавено, впрочем како што волкот "го напаѓа, го зема тоа што не го порачал" [ПсС(З),66].

**пурӑ́чка** f 'нешто за кое некој има договорено да му биде донесено' ~ *Ту́рчин адин прӑпурдӑва́л пу́ш-ки на куми́тто, сӑ-вика́л Ѓа́фур-а́га. Нуси́л адну́ч пу́шки, му-дде́ли ше́јсе ли́ри. Се́тне Ту́рчино фа́јќе, уф-тӑкви́ сӑндӑ́ци нӑре́дӑве мӑстӑга́-рки и-но́се, и-пруда́ве нӑ-куми́тто, му-зи́ме па́рте. То́ги не́-јутвури́ли, от та́јно сӑ-рӑбути́ло. И се́тне дӑде́ли пуно́во пурӑ́чка... дӑ-фа́тат, дӑ-гу-уте́пат* [ПК,2(Крец–311)].

**пуса́кник** m 'младич во љубова врска со девојка, љубовник' [ПД,117];[П-Д,114]; сп. обичај: на празникот *Св. Тодур*, навечер, кога ќе падне мрак, немажените девојки три пати ќе прескокнат преку некој поток зборувајќи: ~ *"Кој ми е пусакник, и који ми удилен, нека дојде ваја вечар заједно да пуминме праку воја мост"* [ТГ,45].

**пуса́кница** f 'девојка во љубова врска, љубовница' [ПД,117].

**пуседа** pf 'остане некаде извесно време' ~ *оти он имаше нает пишин да ода на јдно руско село кӑд иден му другар, там да пуседа тро и напкум кӑда стреди на Бугуројчинут мгсиц да трӑгна* [МЕ(Р),67]; и: **пусе́де*** ~ *ка́ ọ-зӑпӑли́ạ Кӑли́нуво, а́с та́м би́х. Удде́х Кӑли́нуво нӑ-го́сте дӑ-пусе́-дум. Туга́ј стӑна́ та́а чу́дба. И на́ш-те те́пӑт и Ту́рцте те́пӑт. Адно-вре́ме Ту́рцте по́сустрӑши́а* [ВК(Мал),289]; во текстот имаме додаток за место без предлог: **удде́х Кӑли́нуво нӑ-го́сте** (наместо 'во Калиново'); ~ *мајка им си насмеала и рекла: "Јазе сум сиромашка; мојте моми не и зеваш". Царут и зевал. Ка пусиделе малце време, најстина пӑрвната и вторaта правиле, куту как рекле* [V,PM,267]; ~ *е бре, дивојче*

*јубаво,[ седни де да пуседиме,[ гледи да се пугледиме,[ јоти ки се разделиме,[ далеко ки си падними* [ТГ,100]; ~ *нé е мáлце, брáт, трújсăт-гудúни да-нé-са-вújме. Нимса-секúрај, нéма да-си-óјш óште-вá нидéл'а, у-нидéл'а-ј прóчка, нéка пумúнат дéнуфте* (празниците), *ќи-пусéдме кăту-брáт и сéсра, ќи-са-пужúвме трóшкичка, ним бéри гąјлé зą тáмка* [БМ(Сар),203]; односно: **поседи** ~ *кату немаши пари, што да чини, отиде на един ахтарин да поседи неколку дена* [V,PM,34].

**пусе́ре*** pf 'исфрли фекалии од дебелото црево' ~ *они л'у седнáха, тóјнака на брáта му вéли: "брáте, мéни ми сá пикáи! Ки си пóпика от тýка"... Пáк от мăра чáс сéтни са посерá тóјнака отгóри. Бизирѓáните фатúха да вéл'ат: "о-хо-хó! лóпова лоповúца по дјáдова брадúчка!"* [V,PM,126]; ~ *т'é ут стрáх н'éтр'ą сă пусирáха* [MS,t,69]; ~ *а хúтра Пéтри ут стрáх напăлни гáш'тит'ą (сă пусирá)* [MS,t,75].

**пусе́стрима** f 'другарка на невестата, таа учествува во свадбениот церемонијал' ~ *дал' си чула Като, разбрала,[ твојут вујко, Като, свадба ки праве,[ свадба ки праве, Като, син ки си жене?[ ки те викат Като, за пусестрима,[ ти да месиш, Като, бели пугачи,[ бел' пугачи, Като, бели пуклојне* [ТГ,156]; ~ *нáпкумта ќи-зúме тáткото шó дą бúде ут рýăбта, ќи блăгушóве, ќи фăрл'е уф-куфчéгут. Ми-ј дáве гáјре, алáл ми-ј чúне. Мáјкąта ќи фăрле и óна тąкá. Ами úмше мóмта пусéстрими? Они ки-ј нąдúпл'аа рýăбте, ки-ј нąпăлнаа куфчéјзте и ќи-ј зăкл'ýчăт* [ИГ,116-117]; ~ *пусéстримте пéąт: вóди брáче, вóди,[ прет кýм да а нóсиш,[ кум ќа а дąрýве дýјна ем нąрáнѕа* [ИГ,117]; ~ *ела ми ела, пусестримо![ деј, гиди, ветка пусестримо,[ да ми седниш ду меника,[ ду меника ле ду кулено,[ да распетлиш де ред пител'ки* [ТГ,95]; в. **посестримка**.

**пусе́тка** f 'гостување но на кратко време' ~ *нúă нéмăхме ни óфци, ни крáви, ни кóјне. Ад д-óјме на-пупрéтка. Нивéстта ка-ј млáда ќ-óде уф мáјкă-ј нą пусéтка* [ИГ,119].

**пусиа** f 'заседа' ~ *и как отидоха аф една гора, аф едно тјасно месту, Дели–Димо влезе аф пусиа и му вели: "скору...извади на мегдан парите ти, за да добиеш душата ти, ча ке да ти изјада, ча от Дели-Диму бегаш, а не знаиш, ча сос негу ходиш!"* [V,PM,67]; ~ *вéчąртą, двą-трóица билú лąвџúи, кóлку билú, вúкąт: "Слýшąј, кáкą мóжи нúą дą-гą-зéмме детéтą, дą-гą-спáсими, нáли". И-пóмислили, ќе-стáвими зąс'áдą. Зąс'áдą знáиш шą ќи-се-рéче: пусúа* [ЛС(К),108].

**пусидал'ка** f 'девојка од соседно село дојдена да помага кај роднини кога има селска слава и *панаѓир*. Таа може да остане кај роднините уште ден-два и по празникот и затоа ѝ викаат **пусидал'ка**' [ТГ,223].

**пусиделник** m – игра на зборови, се римува со **пуниделник**; фактички сите имиња на деновите имаат парници што се изведени според желбите на мрзливите луѓе, сп.: **пуниделник – пусиделник, торник – удморник, среда – непреда, читврток – запрток, питок – на пазар, сăбута – глава мијајне, нидел'а – уф црква удејне [ТГ,9].**

**пусинée** pf 'добие модра боја' ~ *е, тó-ј чúр, óн ќи-пусинée, нă-вăро ќи-пýште гнóишта. Тá-ј сúнка, сúнкăвица, ќи-ј-дó· áјн бурýн, тăквó гнóјче. Кáк сă-скáпе тáа гнóјчта и*

*то: сѝнкăвѝцта пулéка, пулéка сă-зéме, сă-зăгýбе* [ПК,2(Грам–240)].

**пусинувајне** n – семејство (маж и жена) што немаат деца (*немат ут срце чедо*) можат да посинат некое дете, тоа се вика **пусинувајне**. Детето на тие што го усвоиле им вика *татко* и *мајка*, а они ги викаат *син* и *ќерка* [ТГ,276].

**пусѝнук** m 1. 'посвоено машко дете' [ПК,2(93)], односно: 'дете преземено од други родители' [ПК,-2(Грам–243)]; – посвоеното дете, ако е машко се вика *пусинук*, а ако е девојче – *пуќерка*. [ТГ,276]; **2.** '*пусинук* се вика и син од првиот брак на еден од сопружниците' [ПД(Фур)].

**пусипин** adj 'кога нешто ќе се покрие со пепел, со брашно или нешто слично' – пр. лебот кога се пече во подница е *пусипин* со вруќа пепел, со жар [ТГ,300].

**пусѝпува** impf (в. **посипа**) 'покрива некој простор со нешто ситно, пр. со брашно' [MS,s,94]; сп. **насѝпува**.

**пусирич'** m 'погрден збор – посерко' (обично се кажува на дете) [MS,-s,94].

**пуследук** m '*кошулката* во која се наоѓа бебето пред да се роди' – се случува бебето да се роди *сус кушул'а*, во таков случај се верува дека таквото дете е *ајарлија* и *касметлија*. За таквата кошулка *(пуследукот)* се верува дека има чудотворна сила, па дури тој што ја има кај себе не може ниту куршум да го *фати* (погоди) [ТГ,106].

**пуслéдăн*** (и: **sáдăн**) adj 'нешто што е сосема на крај' [ПД(Фур)]; ~ *пус-лéднуто брáт кăту шо-гу срел'áл: уд-кóлку висѝна дą пáдне чувéк јáс ќи-гу-причéкăм уд дилéко, шо дą-не-са-убѝе"* [БМ(В),195]; ~ *Тá билá лóша жéна и му-реклá: "Нéка дą-умрéш, ăмą-ѝскąм дą-ми-кáжеш". И чул'áкą са-пригóтвил зą-умирáчкą. Кáзăл-хи дą-утрéби жѝту дą-умéси хл'áп и дą-свáри фăсýл зă-прéкąдą. Сѝчку билó гутóу и тóј утишéл зą-пуслéдăн пăт дą-си-види кăштăтą* [ВД(ГБ),331]; ~ – *"Е, сéга, зă-тфóјто áтăр ќи-ти г-уздрáвăм. Ќ-óјш ќи-му кáјш нă-сѝн-ти тóа: "Оти ми пусáка нóгу пáри, му-вéле, мă-нăл'ýти". Ќи му-кáјш тá-ка. Ќ-ă-вѝкне нивéстăта, му-вéле, ду-нéго. "Елăј мѝла! Елăј злáтна! Нă-пуслéден пăт". Д-ă-фáте зă-рăка* [ДК,123] – во контекстот имаме "изместена" употреба на предлогот **на: нă-пуслéден пăт** (м. 'зă пуследен пăт'); сепак неколку реда подолу среќаваме: *зă-пуслéден пăт*.

**пуслýшуве** impf 'прифаќа нечии сугестии' ~ *"ќ-óјш, рăчéл, ки-вѝкăме тáм нă-упшинáта, ки-чýкăт бăрăбáно: мăшко дéте сă-прудáве нă-тóлко гудѝни, сáмо зă-тóлко пăрѝ. Тá: цéна, ни динáр здóлу, ни динáр гóре". – "Дóбро", рăчéл. Гу-пуслýшуве тáткуто нă-сѝно* [ПД,144]; ~ *"А мóри бáбо, вéле, нéли-ј срăмóта и грăóта уд-чувéците тăкóф дă-мă-глéдăт. Оди, му-вéле, мă-зăкóпи тáм уф-бунѝшчăто, бунѝшче вѝкăме ни: ѓýбрăто дéка о-фăркăт, сáмо глá-вăта дă-ми-сă-глéде". И та: жéна о-пуслýшуве, óде гу-зăкóпуве* [ПД,144]; в: **послýшјова**.

**пусмéе (сă)** pf **1.**'се насмеа за кратко време'; **2.** изр.: **пусмијáл-сă ăрбýл нă-штăрбýл** (= кога нечија неуспешност се користи за прикривање на сопствените слабости) [ПК,2(190)].

**пусмртче** n 'дете родено по смртта на таткото' [ТГ,130]; пр. за суеверно лекување: – ако некој има отечени жлезди се "лекува" така што дете *пусмртче* три саботи по ред, пред да допре до огин, ќе плукне по жлездите – ; нешто поприроден е

вториот начин на лекување: на местото каде што има отечени жлезди се става крпа со варен ориз од што кожата се дупнува и жлездите истекуваат [ТГ,243].

**пуснант*** adj 'оставен да виси, пуштен' ~ *ти да гле́ндаш хубае: гол'амата* (пишува: 'кол'амата' – очигледен превид, уредникот на Зборникот ставил sic!) *кога ки изл'ази, за има двете рӑнки на главата и кладени, стрјадната за има рӑнцјате и на појас, јазе сам нај-малка, рӑнцјате ми ки ги имам пуснӑнти надолу, мени да земиш!*" [V,PM,279] – во текстот ја среќаваме конструкцијата: **има (нема) + гл. придавка**, и тоа во првичната фаза кога придавката се сложува со предметот на кој се однесува: **рӑнцјате ки ги имам пуснӑнти.**

**пусни*** pf 1. 'испрати' ~ *веки не можа да тарпи боликата на детето му, пусна женaта му на владиката да гу викни* [V,PM,40]; ~ *пу́сна пашата л'у́ди да те́рат, кој гу утена́* [V,PM,27]; ~ " *си жа́л'ạ, ма́јкọ, ри́зико́,[ ри́зико́, ма́јкọ, на́реко́![ нефе́лно́ мо́мче сӑм зе́лạ,[ нефе́лнọ, мла́дọ ѓеди́че![*" – "*Пу́сни гọ, Ста́нọ,[ пу́сни гọ в го́рạ зеле́нạ,[ бе́лки гọ вӑлци изе́дạт*" [ПсС(З),73]; **2.** 'даде' ~ *ко́н'у гу ви́каха "Вуќе́фалус"; му гу пу́сна бакш'и́ш'* [MS,t,59]; **3.** 'отргне, извлече животно од запрега' ~ *достигнаха ду ламината земја при ливадите, пуснаха таму мулитата да попасат* [V,PM,44]; ~ *за умрӑкни, за за́пра о́лувe̍ту и за ха пу́сна да пуч'и́нат* [MS,t,65] **4.** 'ослободи' ~ *ни́а не́ ти чи́ними ни́шту на те́бика, л'у ки пра́тими хабе́р на та́тко ти, да ни пра́ти па́ри и да ти пу́сними те́бика* [V,PM,26]; ~ *тогај хекимџиата му вели на царјут: "похарно е, царју, да извадими от зиндано три харамие, пешин да мо везмими по един филџан крӑв с твој нештер, та да ги пустнеми от зиндан'у, да сетне да земим о-твојата рӑка крӑв"* [V,PM,168]; ~ "*а́ за т'ạ пу́сна сига́, ама́ гл'е́ј, да му ни фт'е́саш' на та́тку-ти, да т'ạ пукалн'е́ пак да ста́ниш' мага́р'ạ!*" [MS,t,55]; **5.** 'остави нешто да виси, односно да падне' ~ *видох сос учите ми, ча една гарга, кату л'аташи, гу имаши карагрошут на устата и гу пусна* [V,PM,40]; **6.** 'кога со притисок ќе се ослободи течност од нешто' ~ *Пе́три изва́ди идно́ ицé ут џ'ибо́т, гу ст'е́гна ице́ту сӑс ка́минут на-бу́н и пу́сна о́да* [MSt,75]; ~ *за дад'е́ мло́гу гро́зди ... за гу зма́чками у па́тусу и така́ за пу́сними мӑс* [MS,t,4]; **7.** 'израсне растение, односно дел од растение' ~ *рӑшта́ си пусна́ сӑнко́* (зн.'пушти стебленце') [ПсС(З),67]; в. **пу́шти.**

**пусо́ле** pf 'со ситни работи, пр. со зрнца, покрие нешто во тенок слој' ~ *ричéл: "Ки-зе́миш, ки-фа́тиш еди́н ѓа́вул, ќо-изго́риш, уд-не́гувӑта пе́пӑл ќо-пусте́лиш мо́сто и ни́кој не-мо́же дӑ-гу-рӑсту́ре ве́че"*. – "*Ми, ричéл, а́с шо́ ки-фа́штум ѓа́вуле, ти́ гутóф-си, фа́тӑн*". *Зе́ме, гу зӑпа́ле не́го, гу-изго́ре. Гӑ-пусо́ле пе́пӑлта и-гуто́во, мо́сто не-гу-ру́ше ве́че ни́куј* [ПД,166] – во последните реченици имаме неколку примери со употреба на перфективен презент: **Зе́ме, гу зӑпа́ле не́го, гу-изго́ре. Гӑ-пусо́ле пе́пӑлта.**

**пу́ста** adj (m и f) **1.**'нешто напуштено', пр. **пу́ста кӑшта** (= куќа во која никој не живее) [MS,s,94]; и: **пӑст*** ~ "*Ки ти кажум едно нешто, ама*

*ки ми* (погрешно пишува: 'ки ти') *слушиш?" – "Ки ти слушам. Татко ми ми велише: "стар чувек што ки ти рече, да го слушиш!" – "Зад тоа, зад тоа рид има едно пăсто село; в таа, в таа кућа има чти-ри кукошки, едно петле"* [V,PM 273]; ~ *Ла́зăрца-ј* (рид во непосредна близина на градот Кукуш) *тăкво́ ме́сто кăту Сви́ти Или́и, а́ма нă-стре́т по́л'то-ј. Не́коо вре́ме, нă-стре́дн'о де́н нă-Вили́гдин сă-тăр-ча́ли та́м, сă-нусува́ли и́куни. Би́ло кути пăнăги́р, гу-прăви́ли кути пăнă-ги́р. Нуси́ли и́куни, тăрча́ли – ко́ј сă-ка́че го́ре. И се́га пу́сто ме́сто* [ПК,2(Крец–310)]; **2.** 'сиромав, кутар' ~ *шо́ ќи ви́де? Инă-мăла́тка сă-вăрте унăтре. Лита́штем не́-сă удă-ви́а де́цăта. И-кре́ва. Ко́га и-пу́ле – де́ца. То́ си-нима́л де́ца, пу́стјут. Си-и-зе́ва, си-и-пурăсту́ва* [ДК,114]; ~ *пу́ста Ра́јна тăка́ сј-умре́, астре́тна за сè* [ПК,2(93)]; **3.** 'проклет, клет' ~ *уф-Нима́нци та́м г-утипа́ли Ту́рците нă-Мила́н, нă-Го́це Де́лчув бра́т-му… не́ли куми́ти, прăше́туват та́м ве́чăр, ве́чăр ше́тат, де́не ше́тат, а́ма дă-нă-мо́ж дă-ј-ви́дат бе́јсте. Ка́ уддéл, ка́ чинва́л, не́куј Ту́рчин изле́гăл. Он пă пу́зăт-ка́мино сă-крија́л, Мила́н. То́ пу́сти Ту́рчино, ка́ фăрли́л пра́-во г-удри́л уф-гла́вата* [ПК,2(Пл–256)]; ~ *пу́сто дă-мо́-ј и́мто, шо мо дунце́ то́о стра́м;* ~ *пу́ст де́-ј тако́ф живо́т* [ПК,2(93)]; ~ *тој тога увăрувал, разл'утил сă и рăкал на ăдăн си ратај, да јахнă и нăјă, и закланото дăтă на ăдăн кон, да ги заноси на ăднă далăчнă и пустă планинă* [V,PM,291]; ~ *"бра́те, фăр-ли, ре́кла се́страта бри́чут, да сă чи́не о́стри ка́мăјне, да нă мо́ж да нă сти́гне. Они па́ бе́гат. Ко́а да ви́дат, – па́ зад ни́х и́де. Они "ла́м-ја" не ви́кат – ту́ку "се́стра ми и́де" – се́стра пу́ста* [ИГ,109]; ~ *"Шо дă-нă-пла́чум, сăте о́фци, му-ве́ле, ми-избига́ја". Му-ве́ле: "Ја́с ќи-ти-и-субе́рам, му ве́ле, а́ма ти́ на́ј-а́рнуто ја́гне нă-ме́не ќи-м-гу-да́ш". – "Мо́ре тфо́јо не́ка би́де, му-ве́ле, са́мо, ве́ле, збе́ри-и ини пу́сти!"* [ДК,-117]; ~ *а́јде о́де по́по, о́н до-па́се. Пасе́л, пасе́л, о-дуне́суве до́ма, па́ грăц, грăц, вăгл'ане гри́зе. "Така́-л' бе́ пу́сто, да́ј тă-уде́рум жи́во". Не́ о-закла́л, гу-дра́л жи́во* [ПК,2(Мор–233)]; **4.** 'запустен' (нешто што нема вредност) ~ *царјут от мăра дни сетне са беши разбол'ал от тешка болка и са фати от вăрла чума; кату гу изчука, падна четиридесјат дни болин и после умрја. Пуста останала царчината му, и тогај му ја земаха столнината други царови* [V,PM,195]; ~ *и́дести та́мо на́ пăрвиј гимици́а, му ве́ли: "те́бе, господи́не, ки ти по́зна за та́тку; ти са мо́л'а да ми зе́миш, да ми отне́сиш на не́кој дале́чно ме́сто, да си ција́нем на не́кој чове́к". И гимици́ата гу зема́ и гу закара́ на една́ пуста зе́мја* [V,PM,108].

**пустав** m 'големо камено корито поставено пред чешма или до бунар од кадешто вода пијат добиците' [ТГ,429].

**пуста́ве*** pf 'намести, стави нешто некаде' ~ *дујде́ адно́ нăрице́не Гăр-ците сă-прăме́стат. Прими́ре би-де́ло, прăми́ре. Фрăнцу́јсто, Англи-ча́нто – ми́р, Гăрците дă-с-јо́т до́ма, дă-сă-вăрнат па́ нă-ни́јнто ме́сто. И-би́ă пустăви́ли кăза́јнто да-сă-ва́рат. Мрăфките, ка́ сă-тăка́ пулви́н ки́ло, теле́шки, се́тне за́вăрни, нăпăрчат кăза́но, нă-ко́јно, а́јде* [ПК,2(223)].

**пуставен*** adj 'обложен', сп. обичај поврзан со свадбата: – во неделата пред свадбениот церемонијал младоженецот на невестата ја дарува со: *џубе свитини* (од чоја), *пуставено сус лисичини* (кожа од лисица или од нешто друго) [ТГ,174]; – облеката на младата невеста во работен ден е иста како што носат девојките, но во празничен ден, особено зиме, битно се разликува, тогаш таа носи *џубе пуставено су кожа* и *елăнин фустан* [ТГ,268].

**пустаго́са (сă)** pf 'се замисли' ~ *ца́р'у сă пустаго́са, ш'то́-ј тас ра́бута и му ка́зува т'а́, как би́ш'и д'ăт'ạ, пуртука́ла пруда́ваш'и, така́ гу сто́ри на то́с р'е́нт гу сто́ри з'е́нт'* [М-S,t,30].

**пустаго́сува (сă)** impf, в. **пустаго́са (сă)** [MS,s,94].

**пустали́а** adj 'пуст, празен, запустен' ~ *на то́а вре́ми, виде́ Исус но́гу л'у́ди, и прижал'а́ на ни́х, и му лекува́ на бо́лнити лу́ди. Ка замрạкна́ ви́ки, му дујде́ле Учени́ците не́гови да му ве́леа: Ме́сто-то устана́ ви́ки пустали́а* [MV(K)-,266]; ~ *риче́ Го́спот: Ни́кој не си ути́де го́ри на не́бито, туку́ са́л то́а шо исле́гạл ут не́бито, Чове́шноу Си́н, то́ шо и на не́бито. И М... ка си нависни́ зми́јата на пустали́а ме́сто, така́ ки си ви́сни и Чове́шноу Си́н* [MV(K),292]; ~ *Ету јас ки пу́штам Ангелот мо́ј на́при на те́б, во́ ки испра́ви пăту-ти при те́бе. Гла́с вел'а́ла уф пустали́а: Исправе́јти пăтут Господи́ноф, ра́мно чине́јте пăти́чкити не́гува* [MV(K)-,307]; и: **пустили(ј)а** ~ *коа се наогјаше стридурекут на сăта дуј-на – тука, на во сеа туку речи пустилија место* [МЕ(Р)69]; ~ *стăну́ва дă-си-о́де. Оде но́гу пăт. Гуфăти́ло ни́ку до́ш, ни́ку гăрмити́ни у-ни́ку пустили́а ме́сто – не́ма де́ка дă сă-скло́не* [ДК,127]; односно: **пуштини́а** ~ *ку зна́, кăква́ кури́а е пуштини́а. Но́го нăро́д флизе́ в Гăрција* [ИГ,122].

**пустаки́а** f **1.** 'овчја кожа' ~ *ко́жа уд-о́фца шта́вна, ка́-ј студе́но си-се́диш на-н'а́а; нă-пустăки́ј се́дат Ту́рците уф-џăми́ита ка́ сă-кла́нат;* **2.** fig. 'се кажува за некој што е тепан-претепан' ~ *ќи-т нăпра́вум пустăки́а* [ПК,2(93)]; ~ *сно́шти адно ерге́нче ка́ о-фạти́а двạ-тру́јца о-нăпрăви́а пустаки́а. Но́го гу типа́а* [ПК,2(187)].

**пусте́л'а** f 1. 'направа врз која човекот легнува да спие, т.е. дебела и мека постилка врз која човекот одмара' ~ *еј, болин леже грејин Ил'о,[ на мека пустел'а...[ еј, дружијна гу чекат, Ил'о,[ на Солун да јоде,[ ох, на Солун да јоде, Ил'о,[ жито да туваре* [ТГ,38]; ~ *кога мăже на јурајне,[ они на мијани,[ кога мăже јуд урајне,[ они на пустели* [ТГ,39-40]; ~ *Зашо така́ ва́шо Дида́скало се́ди су имрукчи́и и су гре́шни л'у́ди да ја́ди су них за́ино? Исус ка слуша́ му рекạл на ни́х: Не́мат касаве́т здра́вјити л'у́ди ут икимџи́ата, туку́ бо́лнити шо ле́жат уф пусте́лјата* [MV(K),300]; ~ *Кăра́јанăвта ку́ќа би́ше тăква́: кă ќи флe҆́јш уф ку́ќта, нă де́сно и́ма уда́јка (зạ го́сте), нạпра́во тре́мче, нă ле́во кила́рче. Кила́рчто зạ синду́ците, пусте́л'та нăриде́на та́м* [ИГ,119] – контекстот упатува дека под поимот **пустел'а** се подразбираат не само работите врз кои се лежe, туку и она со што човек се покрива; и: **постел'а** ~ *"не ми потăнаа ниту корабите, ниту пари ми липсуват, но сношти, кату си лигнахми на постел'а, от неколку час лошо сон засоних"*

[V,PM,30]; ~ *купи́л: пóстел'а, перници и дру́ги рабóти, што му требу́ваха* [V,PM,19]; ~ *тогас негов лала стори тертип, аскерот опрегна и кучиата сос четри кон'а бǎрзи. Постелаха нетри у кучиата сѐ златни постел'а, фати царјут, са прости сос царицата и вјахна на кучиата* [V,PM,210]; ~ *што н'áшту му арéсаши за кǎштата, и купи́л: пóстел'а, перници и дру́ги рабóти* [V,PM,19]; кај Малецки: **пóстил'а** и **пóстилка** [MS,s,87]; **2.** изр.: **нǎ-пустéл'а-ј** (= тешко е болен) ~ *дóм до:-ви́м Кóл'о, ви́кат нǎ-пустéл'а би́л, нé знáјш шó би́ве, л'у́де сме* [ПК,2(185)]; со блиско значење: **на пустел'а лежи** (= боледува) ~ *еј Југнин, Југнин, добǎр јунак [ три гудини болин на пустел'а лежиш* [МЕ(Р),101].

**пустéле*** pf **1.** 'приготви постела за спиење' ~ *ути́ди гóр'ạ ж'инáта, му пустилá иди́н јатáк за да си л'éгни* [MS,t,37]; ~ *ути́духа нǎт-р'ạ ... си пустил'áха да пуч'и́нат* [MS,t,84]; ~ *áј сáа ќи-пустéле нǎ-дǎ-си-лéгнат, дǎ-спи́ạт. Нǎ-дéт-то и нǎ дéут. Кá си-лигнáле дé-уто рéкǎл; "Дéте, áс шó-ќ рǎ-бóтум и ти тóо". "Арно, рéкǎл, дéдо". Дéут нǎпрéде ут-тáа кráј нǎ-ѕи́до, нǎ-тáа кráј сǎ-вǎргáле, дéтто пу-нéго сǎ-вǎргáле* [ПК,2-(Крец–299)]; **2.** 'ја подреди собата со постилки' ~ *ка си лафиле, напкум најгулемата мома рекла: "Мале! Да ма земе царут на син мо жена, ки му пустел'ум и уб-лечум арно удаите". Втората рек-ла: "Мен, да ми земе царут на син-мо, арно ки гу причекувум, ки гу дучекувум"* [V,PM,267]; ~ *"Слу́ши-мур, рǎчéл, тóлко мǎ-прǎсили́, чи́м сáкиш дǎ ти-кáжум и ки-ти-кáжум, áма пǎ́рво шо-ки-нǎрéдум ки-нǎпрáвиш. Вáри чини́ца, мéси пу́пи, пустéли, сурéди и нáпкум јáс ки-лéгнум, ќ-у́мрум"* [ПД,153]; ~ *"ни́е дạ-с-гу-дéлне дạ-н-сạ-скáрне. И такá ки-н-гу-дéлиш ти́". "Арну", рéкǎл кади́јта. Фати́л а-пуслáл удáјта су-кили́ме* [БМ(Зб),197]; **3.** 'размести нешто во тенок слој (пр. врз земја)' ~ *кá ќó: пустéл'ǎт жи́тто то: сǎ ви́ке врáх* [ПД,122]; ~ *как са вари́ хубаво чуменот, го турих на вреки и го послах на земен. И така легнах вǎрз него* [МС(В),76]; ~ *ричéл: "Ки-зéмиш, ки-фáтиш еди́н ѓáвул, ќо:-изгóриш, уд-нéгувǎта пéпǎл ќо: пустéлиш мóсто и ни́кој не-мóже дǎ-гу-рǎсту́ре вéче"* [ПД,166]; в. **постила.**

**пустéни*** n 'кога не се користат во исхраната маснотии – пост' ~ *вóа Евангелие сạ пéи и за сǎ́ти мǎ́р-твити, за ду́ши, за сǎ́та гуди́на, за Бужи́ќ, за пустéнито за мéсо, и за си́рната субóта, и за Ту́-дориц, и за Вели́кин Мǎ́ртфин* [MV(К)331].

**пу́сти*** impf 'уништува' ~ *а пǎ-тáтку-ми прéд двé дéна ути́де áкција, бéше рибáр óн, áкција и дру́зи, дǎ-и-крéвǎт шéива шọ-и́мǎше тáму, дǎ-нé-и-пу́стǎт вóата* [ВЕв,297].

**пустина*** f в. **пустилиа** ~ *и ни́кој ни сá е покáчил на небéто, садá новá шту слéзе от небéто, человéш-тија си́н, дéто е на небéто та кату́ Мојсéа как подúгна земéта на пу́стинáта такá тр'абова дá са подúгне и ч'улéштија си́н* [ВД(Тр),-327].

**пустраде** pf 'доживее несреќа' – во илустрација на заглавниот збор ќе го претставиме искажувањето на ***Гоце Петров*** (чии родители се од с. Крецово) за уништувањето на

Кукуш и за страдањата низ кои минале Македонците од споменатава регија за време на Втората балканска војна 1913 г. ~ *Вујна́та пучна́ла уд-Амба́р-Ќо́ј, уд-Деве́ Кара́н. У-та́м то́пут фăти́л дă-бúе нă-кăт-Ку́кушко. И ти́а чуве́ци устăна́ли зăд-вујни́цте гăрчки и сј-устăна́ли, нима́ли-сă ка́-дă-бе́гат. Нă-Питро́вдин, нă-де́но, сме бе́гни. И ка́-ј зăфа́јкат нă-на́ште, уфже́тва, го́ли, го́ли бига́ли. Огинут пучна́л ут-Стре́зуво, пре́ма Амба́р Ќој ка́ сă-дигну́ват, зи́мăт на-ва́ки, пу-стра́нта, пу-Га́лик. Едни зима́ли пу-Ро́шлуфскăта Ре́ка, едни́ пу Га́лик и са-јспăдна́ли нă-Гавăл'а́нци. Уд-Гавăл'а́нци ка́ зăпирда́шăвăт нă-кăд-Кăра́суле, то́пăфто. И ка́ зима́ли пу-во́зут, пу-Ре́кта, пузăд Била́хца и дује́ли, сă-лижа́ли та́а ве́чăр нă-Го́р Тудăра́к. Уд-Го́рăн Тудăра́к ка́ му-тăргну́ват, изле́ват нă-Лива́дăво. Уд-Лива́дăво изле́ват нă Стру́ма, нă мо́стут. Мо́стут не́ пăдна́л нă-Стру́ма, мо́стут пăдна́л нă Кре́сна. Нăпрăви́ли дру́к мо́с дă-пуми́нат. Та́ма-ј удáвăна Чăпăра́зăфта фăмил'а, це́лта. А-бе, ја́-ги Чăпра́сци уф-Стру́мица ги-и́ма уста́нно не́куј. Ка́ с-јо-стисна́ла же́нта де́тто, тăка́ га-нăјде́ли до́лу ча́к кăда ба́јните, Мăрăко́стинцките ба́јни. Та́м гă-нăјде́ли, де́тто сти́снинко и тăка́ у́мринки. Ко́лта му-сă-убăрна́ла уф-ре́кта. Мо́стут пăдна́л и тăка́ уф-ре́кта сă-ј-здăви́ла та́-фăми́л'а. И де́н дăне́ска му-сто́о кăштта уф-Ку́куш. Ас-би́х уф-та́а кăшта, ути́дах. Ка́ ќ-о́јш Миле́т Ба́хчта уд-де́сна стра́на, пут-пăтот-ј ни́јнта кăштичка, сто́о кут-диќа́нче. Та́ма-ј Чăпра́зуфта кăшта. И ут-Шо́пăвци адна фăми́л'а-* **пустрăдáла-ј** *тугáј, сă-ј-здăви́ли на Стру́ма, áма то́-ј ча́к нă Кре́сна. Стру́ма о́ни гă-мина́ли ус-кула́ј. То́о нăро́т о́де прăд-вујна́та, ко́ј де́к нăјде́л. Е-е ко́лк и́ма пу-пăто зăко́пино. Ќ-у́мре, ќо-зăко́пат, ќ-у́мре, ќо-зăко́пат. Устăва́ли пу-пăто и де́чка. Де́чка и́ма уста́вно. Ко́лк и́ма е-ее, но́ѓино пу-пăто: за́виј-го, о́став-го, за́виј-го, о́став-го. И тăка́ на́пкум и-бра́ла вујна́та дă не́куј ча́к уф-Аликса́ндрува бо́лница и-нăјде́л у-Со́фја. А не́куј ко́ј умре́л, та́м сă-ј-зăкупа́ли. Та́м г-устăви́ли, пу-пăтишта. Но́го-ј те́шко би́ло тăва́ та́м. Но́го мăка-ј би́ло бе́гинто на́шо, о́ти го́ли, го́ли сме бига́ли. Ни́а ади́н кăрштăни́к и́мме сја́а уф Со́фја живе́е, о́н усадна́ то́рба и адно́ де́те и адна́ мо́мичка тăка́-ј кини́син, го́л, ка́ жна́л тăка́ бига́л. До́ма си́чко уста́вино, уф-Ку́кушко, на́што до́л. А па-една́ на́ша ба́ба, систрăни́ка, о́на гă-ддéли дăди́ка нă-не́куј до́ктур уф-Ку́куш. Она устăна́ла, си-прăбра́ла па́рте, сја́а и́ма фа́брика зă-пăпуци уф-Ати́на. Е-е о́на збра́ла па́рте, от-туга́ј си́чко устăна́ло. И ка́ рăспра́ве о́на, ка дује́ли нă-ве́чăрта, тăва́ би́ло гро́зно. Ни́с-се́лто гуве́да ри́кат, не́ма ко́ј ди-ј-прăбе́ре. Уф-Кре́цăво устăна́ла адна́ Ка́та Мирца́нува са́ма, ни́куј, са́мо цика́ла, тăрча́ла нис-се́лто, ни́куј не́-гă-зăлнат, не́тăмам стăна́ла. По́л'то пучна́ло да-го́ре. Ут бирке́то ни́што не́ сă-збра́ли, изгуре́ло по́л'то. Се́ка кăшта-ј зăпа́л'на. Кăшта не́ устăви́ли адна́. Уф-Ку́кушка уко́л'а, са́мо има уста́вно дисти́напетна́јсе кăшти уф-Драгуми́рци, дру́гто сè-ј-изго́рно. У-Кре́цăво-ј уста́вно са́мо цăркăфта и две́ кăштички. Армутчи́ј-ј це́ло бри́шино. Сăри́-го́л'-еј устăна́ло, а ти́а дру́кте се́ла сè сă изго́рини. Изго́рни-сă. И се́тне сă-ги-рăстурува́ли (кăштте) за́рди па́ри.* **Стăрусиде́лци не́ма у-Ку́куш, ни ади́н, ни зă-ле́к.** *Са́мо уф-Арсăво и́ма стăрусиде́лци. Ацину́с то́ги-ј пуни́штино, ут-ко́рин еј иска́рно* [ПК2(Крец-309-310)].

**пустраме** pf 'кога некој ќе биде изложен на потсмев' ~ *ре́кạл: Опак чове́к, се́куј ут ва́с не́ си пу́шќи во́лут и́ли мага́риту ут ја́слата уф су́бута, и а но́си да и напо́и? Ка и ве́лиши ви́а ла́фови о́н, са пустрами́ле сӑ́ти шо би́ле та́му су не́гу; и сӑ́то инса́н сӑ радува́ле за сӑ́ти ви́а чу́дби шо сӑ исчини́ле ут не́го* [MV(K),278]; обичај – овошката којашто не раѓа треба да се *пустраме*. Треба да се отиде на Велика Сӑбута в црква и да се однесе едно јајце. Кога ќе се врати дома јајцето (без некој да види) треба да се врзе за една гранка. Утредента в недела, треба да се повикаат некои познати луѓе и да се рече "Чуден асилат, чуден род!". По ова овошката ќе се засрами и идната година ќе роди [ТГ,350] – празноверие.

**пустра́н*** adj 'извалкан од голема нужда што ја вршел под себе' ~ *пе́тлут му-удгуво́рва: "Зила́ф-е, зӑто́. Ја́с читирде́сет и́мӑм, сӑ́те су-инӑ-сла́мка и-лӑ́жӑм, нӑ́-ни́куј сӑрцито не́-си-гу ка́жвӑм, во́ на́-инӑ-пустра́на жѐна, ќи-му-ка́же сӑрцито и сӑка́л д-у́мре"* [ДК,138].

**пустред** adv 'среде' – временски, в. **пустрид'а** ~ *на иде́н де́н уф субо́та, пустред но́ќ до́шле же́ни навра̣з гро́бут, и а нуси́ле балса́м мирусли́в шо та̣ргува́ле; и дру́зи су ни́х. Да а најде́ле пло́чата тра̣кал'а́на ут гро́бут* [MV-(K),333].

**пустредин** adv 'среде' – просторно ~ *пустилена су негувите високи треви и реката пустредин му като гулем темин ирам* [ME(P),71].

**пустрид'а́** adv в. **пустред** – временски ~ *пустрид'а́ вич'ӑро́т зл'а́зух ут ко́низма́та... ја разго́л'а̣х* [MS t,73]; ~ *вич'ӑро́т си л'е́гнаха; пустрид'а́ ве́ч'ӑр ба́бата ја мае́пса ж'ина́та* [MS,t,71].

**Пустула́р** top. 'име на село во Кукушко' ~ *и́мше адно́ мӑле́чко се́ло, ка́ гу-ви́каа не́ зна́м. А-а-а, то́о би́ше Ѓо́лдӑс. Ама мӑле́нко би́ше то́о се́ло. То́о се́ло тӑка́ сӑ-чини́ деме́к. Ка́ фати́ме, сӑ-рӑстури́. Ало́ца̣ла́р и Пустула́р, ти́а се́ла би́а по́близу. Се́тне и́мше адно́, А мба́р-Ќо́ј му-ви́каа, Кӑра́ Буна́р пу ту́рцко. Ту́рцко би́ше, кӑу́ре не́мше* [ПК,2(Иц–280)].

**пустулча́ниц** (и: **пустулча́нин**) m 'жител на с. Пустулар' – сп. сеќавања на **Ефка Кол'ува** род. во с. Ициларе, Кукушко: ~ *ут-та́м сӑ-вӑрна́а на́ши двӑна́јс кӑ́шти пустулча́не ут-Пуро́ј нӑзӑ́т, дӑ-сј-о́от до́ма у-Пустула́р. И ти́а̣ сӑ-вӑрна́а, двӑна́јсе кӑ́шти уддѐли уф на́што се́ло. Та́м збра́ли сто́ка, си́чко шо́ устӑви́ме. Двӑ-три́ ве́чӑра гул'а́ј прӑви́ли та́м, дуде́к и н-у́чат Гӑ́рците и Ту́рците. Дујде́ли адна ве́чӑр ги збѝрат си́те мӑ́же. Де́к сӑ-ј удниселѝ ни́куј и де́н-дӑне́ска не́ сӑ зна́а, ни па жи́в не́куј сӑ-јӑви́* [ПК,2(Иц–280)].

**пусула** f 'потврда, свидетелство' ~ *и сичките порти га помаза, и така сетни искара от конаќут владички пусула за да са венчај, отиде попови викна, отиде и на куумциовите порти чука* [V,PM,70].

**пусф'ѐнти (сă)*** pf 1.'се посвети, стане светец' ~ *и така́ ути́ди Ифти́му у гура́та с'е́тн'а̣ да ни гл'е́да хи́ч' л'у́ди за да сӑ ни гр'а̣хо́ва и та́м сӑ пусф'а̣нти́* [MS,t,44]; ~ *и но́с калу́јар, д'е́ си стуја́ш'и, там сӑ пусфинти́ и му сӑ ту́рнаха ко́кале́ту* [MS,t,46]; и: **пусве́нти*** ~ *свенце́ту са̣ на̣пи́са̣на̣ на̣ ико́нӑта̣; чувӑ́к са̣ пусвенти́л* [ПсС(З),69] – во случајот имаме зачувани траги од некогашниот назализам, сп. стсл. **свѧтьць**; **2.** fig. 'се кажува за некој

што многу ослабнал' ~ *шó му-стăнá нă-тóо чувéк, кá сé-ј пусвити́л, стăнáл кóска и кóжа, идвáј óде* [ПК,-2(197)].

**пусăкáлник** m, в. **пусáкник** ~ *ергéно шо-о-сáке момта-ј пусăкáлник* [ПК,2(93)].

**пусăкáлница** f, в. **пусáкница** ~ *мóмăта пă шо-а-сáке ергéно сă-ви́ке пусăкáлница* [ПК,2(93)].

**путáм** adv 'згора' ~ *двáјси (двáјсти) путáм* 'нешто над 20', кај Малецки: 'околу 20' [MS,s,94].

**путáна** adj 'неморална' (курва) ~ *"заш'ó, вили́, маскарá-сă?" – "даш'ó, вили́, ж'инáта-ти путáна-ј!"* [MS,t,70]; неморалната жена освен *путана* уште ја викаат **газина,** односно **уруспија,** сп. (кај Малецки) **руспи́ја**.

**путéмне*** pf 'кога нешто ќе добие темна боја' ~ *сéдум дéна сидéк, ни́ лéп, ни́ вóда; ýста ми-путимнéлă, ќéрка плáка дóма, јáс зaутипáјне! Е, имáл Гóспут за-мéн. Пá сa-пуврăти́к ду-дóма, пá си-прибрáк дéца* [БМ(Сар),204].

**путéра** f 'вооружена група што пребарува и напаѓа' ~ *и не-бú-час, пу-врéме, фрăп – úде една-путéра ут-тó-сéлто, а уд-дрýѕи сéла, дa-кáжмă, кăу-патрóла – гулéма патрóла, ама тúе су-сидумдéјсăт, су-стó дýши патрóла бéше, гу-убикóлувăт сéлто* [БМ(В),191].

**путере*** pf 1. 'побара' ~ *сă-вăрнáх нă-тóă мéсто, глéдум нéма ни́кује. Ви́кум: ки-стóăм тýка, тăкá си-вéл'ум уф-акăло де, нéли кá ки-устáвиш адúн шéј трéба дă-сă-пувăрниш дă-гу-путéриш. Стăнá стрéт нóш, ни́што нé сă-јáви* [ПД,-173]; ~ *пашóвите л'уди колку потерáа, н'áкој н'а можáа да фáтат* [V,PM,27]; ~ *и дјáдотó му кáзал: "Да са вăрнеш, си́нко, да му потéраш пет кóн'а натовáрени: еди́н сос пчени́ца товáрен, дрýк сос мéт и еди́н сос прóсо, и еди́н на тéбја, дрýгиа за невјáстата"* [V,PM,258]; **2.** 'израсне, се развие (за растение)' ~ *Тоги арамијата гу запитал: "Ими как ќи пузнајум оти ќи ми са простат?" А дуовнико му ричел: "Сеј един бустан пукрај некуј друм, а уф стреди забоди един изгорин врбов кол... И кога тоа кол ќи путере, тоги знај оти Госпуд ти прусти"* [ТГ,147]; ~ *тоа вил'ајќи, емен си зима пушката... Таак! и чувекут на место си падна. Кога ки се врне назад, и кога гледа врбов кол путирал цали ластаре* [ТГ,147].

**пути́р** m 'чаша (убаво изработена, за свечени моменти)' ~ *гл'éда на главáта-ји идúн ш'андáн' сф'ăти ... и у странáта н'éјă идúн пу- тúр ш'урбéт'* [MS,t,21].

**пути́рч'ạ** n, dem. од **пути́р 'чашка'** [MS,s,94].

**путирке*** impf 'грубо отстранува, турка' ~ *аман, Петре, милин ступано,[ ка кајдиса ка на устави!?[... који на деца мирам ки даде,[ на сираци леб ки даде![ така ки се мăчат и путиркат,[ сите деца сус татко ки бидат,[ сите деца татко ки си чекат – твојте деца грејни пилци,[ грејни пилци бис сидело* [ТГ,264].

**путиске** impf 'притиска' – некои **јургане** (дебел покривач) се полни со крпи и се толку тешки, што човек ако се најде под нив му се чини како *да гу путискат девит вампирина* [ТГ,22] – податоците се однесуваат на периодот од почетокот на 20. век.

**пути́сне*** pf 1.'се нафрли врз некого, го обори на земја, го притисна' ~ *напкун са хвăрлија от коните, ма путиснаха на мен, ми*

*вăрѕиха рăците и нозите* [MC(B),74]; ~ *áс зимáх, о-сликáх кубéто. Видé áјн млáт пóп, кá нă-пудгуни́, ут-тáм кá му-литнáме, испăднáме нă-Енешéвско· пăт и утúạхме зă-Крунди́рци. Еди́н чувéк пáсше óфци, ви́кум: "Бáче дáј áдна óфца бе". "Ела, двé ќи-т-дáм". Ути́ạх прă-нéго, ви́кум: áк-м-ýдре ќо·-пути́снум, стáр чувéк éј* [ПК,2(Крец307)]; ~ *и кá нăближи́ла лáмăта, лиси́цта прá-во: лáап курéмо, гă-пути́сне, гă-сувлáде. Тóо Арáпино тăрче, сă-нăмăчкáл крăф, óде, кăжýве: "Ас г-утипáх"* [ПК,2 (229)]; ~ *кá о-путиснá: ýдри, ýдри, ќóфте о-напрạ-ви́, нé вирý·м уд-нéго гáаре чувéк дạ би́де* [ПК,2 (202)]; **2.** 'се најде под нешто тешко, притиснат' ~ *се пугу-дило, мале,[ сè булникаво, мале,[ сè булникаво, сè трискал'аво,[ сум гу пуштила, мале,[ на таја нива, мале,[ девит погуна,[ сум правила, мале,[ слатук ми рачок,[ зилен ми зелник,[ кога утидах, мале,[ рало си стоје,[ него гу нема,[ гу путиснала, мале,[ гулема груда* [ТГ,141]; ~ *áма тóо би́л нéшто рăзврáтин чувéк. Пучнáл пу-жé·нте д-иј-гóне тáм, д-иј-зăкáчу-ве. Дур нéкá· не-сé-ј дáла и сéкăл ци́цката и жé·нта умрéла з-éн-двé дéна. Кá си-пéкла лéп нă-тó· мéсто, тáм гă-путиснáл* [ПК,2(221)].

**пути́снуве*** impf 'врши притисок врз некого, го прогонува', в. **путисне** **1.** ~ *еди́н урáч сиј́áл двá дéна, нă-трéтјоо дéн фăрле врéјкăта нă-стрáна. Кáре он вулóфто, сéтне глéде двýјца лувци́ј кá о-пути́с-нуват н-éдин вăлк нăкăде нéго бáш* [ПК,2(264)].

**пути́сува** impf 'прска со вода, навадува', сп. **напрăскува** [MS,s,94].

**путиш'ти́ра** f 'вид црпка; во други источни говори **лејка**' [MS,s,94].

**пýтка** f 'полов орган кај жените'; сп. псовка: *пýтка-ти мáјч'ина* [MS,s,94].

**путкаде** pf, в. **путкáдуве** ~*Лý·то, мăлéч-кио, сáмо тимéн зéл, тимéн шо-путкáдувăт нă-грóбиштăта. Ут-тáмка, ка-сă-свăли́ле, уддéле нă-éдна гóричка и-гу-зăпăли́ли то· тимéно. А-пă-нă-Гóспо гу-булéл зăбо, уддéл, си-путкăди́л зăбо, му уздăрвéл* [ПД,162]; ~ *сја· гу тéре чувéко, кóј гу-зăпăли́л то· тимéн тýка. Гу-нăјдéл. "Ти гу-зăпăли́ то· тимéн?" – "Аз гу-зăпăли́х". – "Аз, викáл, зăп мă-бóлише, двé нăдéли гу-нуси́х, ми-уз-дăрвé ут-твó· тимéн, кá о-путкăди́х"* [ПД,162] – уште една потврда дека остато-ците од падежниот систем кај заменките во односнава регија се сериозно засегнати: формата за субјект во реченицата **аз** се јавува во функција на прав предмет (наместо 'мене ме'): **Аз, викáл, зăп мă-бó-лише;** – сп. уште едно суеверје: "се случува породилката (ако е слаба и изнемоштена) да ја *гази сенка*", за да се "одбрани од оваа болест", навечер, откако ќе се затвори портата, куќата и постелата на породилката ќе се попрскаат со *светена водица* и *ќе се накадат (путкадат) со темјан*, така што *лушутиите* ќе побегнат од куќата [ТГ,111].

**путкáдуве*** impf **1.**'кога попот на гро-бишта или в црква, со запален темјан, ја мавта кадилницата и го шири мирисот на темјанот' ~ *ут-тáм ти́ă сă-свăли́ле, двýјцăта брáтја. Е, сја· то· гулéмио брáт зéл ти́ă пó-áрни шéăве, а то· Лý·то, мăлéчкио, сáмо тимéн зéл, тимéн шо-путкáдувăт нă-грóбиштăта* [ПД,162]; **2.** 'се *путкадуве* и човек кога во негова близина ќе се крене дим (од било што) и ќе допре до него'. Сп. суеверие што се практи-кувало во минатото: – некои, за да се заштитат, во сабота наутро *се путкадуват сус мечкина коса*

– [ТГ,111]; в. **путкадувајне.**

**путкадувајне** n – против болеста *треска* во минатото се преземало и вакво суеверно лекување: ќе најдат, ќе се исечат влакна од грбот на мечка што ќе ги измешаат со трева *сарацалија* на што ќе се додаде *крпа* од облеката на болниот и неколку капки катран, сето тоа ќе се стави врз една ќерамида и ќе се запали в сабота наутро, и така запалено ќе му се поднесе на болниот да вдише од димот. Ако тоа не помогне, т.е. ако тресиката продолжи, тогаш ќе се организира, со помош на мечкарот, болниот да биде газен од мечка зашто веруваат дека тресиката се плаши од мечката и потоа ќе се изгуби [ТГ,230].

**путка́жуве** impf 'кога некој пренесува непријатни работи за некого на трета личност' ~ *нăкливéтуве, то: шу путкáжуве и нăбýтуве, то: сè аднó пу-дрýго. Кливéте, áма дрýјсте пó-гулéми нăддáвăт* [ПК,2(Грам-242)].

**путка́ре*** pf 'почне да расте' ~ *ут кá о-искупáме тит'ýно нóго путкăрá, сјáа дă-му-зăвăрне адно дóхче* [ПК,2(190)].

**Пу́ткина Во́да** top. 'пукнатина на карпа од која истекува тенок млаз вода' (*Караташ*, Валовиште) [ЈИ,Ми...,-179].

**путкрена** pf **1.**'подигне, стави на повисоко место' ~ *му-вéле: "Путкрéни сă трó тýка úмáм инунúшто, му-вéле, д-извáдăм сéтне ќ-ă-клáм сóфрăта"* [ДК,118]; **2.** 'напредна во економска смисла' ~ *нејкји питајна оти пукрај другото и во гу путкрена на Постол* [МЕ(Р),71].

**путкулн'а́ва (сă)** impf 'застанува на колена', в. **потколʼани (са)**; сп. **клʼе́кнува** [MS,s,94].

**путку́мник** m 'вториот сведок во свадбата, втор кум' [ПД(117)]; [ТГ,169].

**путкумница** f 'жената на **путкумникут**, таа стои покрај **кумата**' [ТГ,169].

**путнуве (са)** pf – ако детето многу мокри и плаче, се кажува дека има **клинуве**, ако не поминат сами од себе тогаш *са путнуве;* сп. суеверен начин на лекување (забележан во минатото): ќе отсечат од гранка на смоква 40 парчиња, долги 3-4 см., и во сабота рано наутро одат со детето на селската река, ќе го одвиткаат детето до половина, ќе се земе едно парче од споменатите 40 и со него ќе му го измерат к... на детето и ќе го фрлат тоа парче в река или пак на суво зад себе со зборовите: *Ако са мокри – да истечат, а ако са суви да са исушат!* Така ќе сторат со сите 40 парчиња, едното парче го фрлаат в река, а другото на суво [ТГ,123].

**путпа́зва** f (и: **путми́шка**) 'долната страна од градите накај мишката' ~ *си-ј-стóпли рăцто пут-пáзвата* [ПД(Фур)].

**путпе́че (сă)** pf 'се загрее, се затопли' ~ *úмше адна дрýга лишúца. А па вăлко сéко: сăбáјле идéл нă-гóсте у-нéă. Сăбáјле ќи-нăвáле óгино лисúцта и óн ќ-о: дă-сă-путпéче нă-нéјн'о: óгин. "Е-е-еј" – си-вúке óна. "О-о-ој, кóј вúке?"* [ПК,2(226)].

**путпира́чка** f 'дел од разбојот' ~ *прéдното крóсно е рăсцéпино.* (Има) *стáп за запирáјне зáдното крóсно* – **путпира́чка [ИГ,121].**

**путпи́са*** pf 'со своерачен потпис потврди нешто' ~ *риче́, јá жéнта ќи-ти-а дóнсăм, áма сáмо иднó ќи-сáкăм ут-тéп. Шó? Аку ми-путпúсăш, ричé, хóтел Мăкидóнјă (мóжи дă бúди) и фил'áн дукáн, тó и тó. Ама само мăлчи, дă-нé лáфиш, дă-нé кăжýвиш óти ми-*

*бигá жéнта* [ВЕв(Кор)305]; и: **потпи́ши** ~ *áс, кóа ќе-излéзам да-говóрам, тогáј ќе-го-ослободи́ти. А óн напрáвал тестамент. Кóа го-сýдат óди, го-накáнува на-д'áдому да-потпи́-ши, пá да-го-ослобóди од-беси́лка* [ЛС(К),126].

**путпушкјă*** impf 'во однесувањето е толерантен, попустлив' ~ *по-кроткиге бези по-путпушкјăт, по серттă по грабăт* [МЕ(Р),85].

**путпăржуве** impf 'става запршка, го запржува јадењето' ~ *путпăржј-о фăсýл'о* [ПК,2(93)].

**путпăршка** f 'кога се приготвува храна на крај се става **путпăршка**' ~ *тó-ј áдна лăжи́ца брáшно, áдна глáва круми́т, цăрвéн пипéр и мăрсни́на, сă-испăржуве и сă-клáве нă-фăсýл'-ли, нă-нéкаа дрýга мáнџа* [ПК2(93)].

**путрáга** f **1.'проследа'; 2.** изр. **гу-зéа путрáга** (= почнаа да го следат) ~ *и-нуси́а дéцта и си-вăрнáа óни, кăту куми́сиа тáм. Вó дéте гу-зéа путрáга зă-лóшо мислéјне куми́сиăта* [ВЕв-(Кор),304].

**путрéбе** pf 'почувствува потреба од нешто'~ *нă-дрýгăта вéчăр: вăлко, мéчкăта, зáјците, си́т сă-изриди́-ле. "Ими, рăчéле, ти ки-нă-рáниш уф-та дăлга зи́ма и-тăкá ки-прăживéме. Ни, шó-ки-ти-путрé-бе нă-тéбе, ки-ти-спумóгнăме"* [П-Д,154].

**путрéсе*** pf 1.'го потресе болеста', в. **путрéсуве** 1. ~ *вéли на нéгу: А бизвéрна рóда, дýри кóга ки бýдам су вáс? Дунсéјти гу вáка на мéне. И му дунсóа на нéгу кăд нéгу. Да кá гу видé, скóро емéн гу путрисé на нéгу рăѓата, и паднá на зéмнјата, си вáлкаши су пéна уф ýстата* [MV(K)285]; **2.** – **(сă)** 'се потресе, се растрепери' ~ *éм вéлиши на нéгу: Афéндо, да бéши тýка, нé уми́раше мóјот брáт. Исус как а видé на нéа шо плáкаши, и на Чифýтити шо си дујдéле су нéа шо плакáле и óни, сă размати́ дýшата, и сă путрисé снá-гата му* [MV(K),287]; ~ *и сăти л'ýди пáк сă мóлиа на Бóга нáдвор на саáтут на тимнјáн шо испáги. Ету му си кажá Ангелут крă нéгу Господи́нцќут, шо стóиши уф дéсну уф валтáрут на проскомоди́ата. Да ка гу видé Профи́тин Заари́н сă путрисé и сă уплаши́* [MV(K),294]; ~ *га гу виде у дома му, са потреси и еднош рече на кадиата, зема един музурин, отиде у дома; гу земаха лудојут, гу занесоха отпрет кадиата* [V,PM,230].

**путрéсуве** impf **1.'прави нешто да се тресе'; 2.** fig. 'измачува некого, односно прави да доживува големи непријатности' ~ *шó óде дă-ј-путрéсуве чувéцте кóј знáа ?!;* – **(се)** ~ *бигáјќи нóго сă-путрисéме ни́а кукушéне* [ПК,2(93)].

**путрисéн*** adj 'возбуден, загрижен, исплашен' ~ *рéкал Пéтро: Пувéлнин, сфéтут ти стéгат и ти ти́скат... Исус па ричé: Ми фати́ идéн; óти јáс пикасáх шо испаднá кувéт уд мéн. Да как си видé жéната шо нéма да си скри́и, дујдé путрисéна, и му кажá на нéгу за шт'о сибéп гу фати́, му си кажá на нéгу áлут* [MV(K),276]; ~ *бéши писáно: Дýх Господи́ново... ми пушти́ да сă радýвам на сиромáсити, да и лекýвам на ти́и шо са размáтени уф сăрцито, да си кáжам на ќóлити здрáв, и на слéпити да глéдат, и на путрисéни-ти да си пруштáват* [MV(K),291].

**путрисилӑк** m 'измачување, малтретирање' ~ *шó-ј тóо путрисилӑк ут-тéбе, шó-ј тáа чу́дба* [ПК,2(93)].

**путроше** pf 'кога нешто ќе нестане, пр. пари, односно некој продукт' ~ *Служба, а?! –А-а тојa е замански адет. Их, што са работи работаа тоги! Тија адете сега и нема, и забравија. Ама куту как тија адете са забравија – така и Госпуд на забрави! Дека ваден чувек има толко да путроше за една служба* [ТГ,208].

**путсúре** pf 'така се вика процесот кога од млеко со помош на сириште се прави сирење' ~ *млéкуто кá ки-сӑ-измӑ̀лзе сӑ-цéде сус цéтка, а-сúрнуто пá, кá ки-сӑ-путсúре сӑ-цéде сус-цӑдáлка. Тá:-ј ут-плáтно. Кóга сӑ-измӑ̀лзе, кӑде нáс тýка, сӑ-исцéдуве и пóсле, кóга е óште тóпло, сӑ-турýва сúриште и сӑ-турýве нӑ-тóпло мéсто дӑ-сӑ-фáте* [ПД,156]; ~ *ќи-ј измóлsат óфците, ќи-прӑцéдӑт млéкто. Ак сáкиш д-о: путсúриш ќ-о: путсúриш, áк нé ќо:-устáвиш з-ýтре. Кá гу-путсúрувиш нӑднóч ќи-му-тýриш мӑјáта* (= сириште). *Кá ќи-му-тýриш мӑјáта óно ќи-сӑ-фáте* [ПК,2(255)] -- развојот на вокалното ḷ во 'ол' не е типичен за југоисточните говори, сепак примерите: **измолзе, измолче**, не се позајмени, туку се резултат на внатрешен развиток (лабијализација)
.

**путсúруве*** impf, в. **путсúре** ~ *ќи-ј измóлsат óфците, ќи-прӑцéдӑт млéкто. Ак сáкиш д-о: путсúриш ќ-о: путсúриш, áк нé ќо:-устáвиш з-ýтре. Кá гу-путсúрувиш нӑднóч ќи-му-тýриш мӑјáта* (= сириште). *Кá ќи-му-тýриш мӑјáта óно ќи-сӑ-фáте* [ПК,2(255)].

**путстрúк** m 'делумно стрижење на овците' ~ *óфците и-стрúжат уф пýкта-жéга нӑ-курéмо и кул-пáшкӑта, тóо о-вúкиме путстрúк.* Сп. уште: ~ *Тýше-ј нӑ-путстрúк уд-зáстрин, óш гу нéма дӑ-сӑ-вӑ̀рне* [ПК,2(93)].

**путулéјко** m 'човек што се прави наивен, а "зад грб" врши лоши работи' ~ *áрин путулéјко-ј, дýр дӑ-вúјш ќи-тӑ-зӑгáзе* [ПК,2(93)]; в. **путулин**.

**путу́лин** adj 'човек што работи подмолно' ~ *нáјпуту́лин ут-сúте-ј тóо вáш Гóне* [ПК,2(93)].

**путуну́а** pf 'се губи во водата, потонува' ~ *рéкạл: Афéндо, áко си ти, пóвели да дóјдам кӑ̀т тéп јáс пу вóдата. Он му рéкạл: Ела. И слизé уф кáикут Пéтрос, си газá уф вóдата, да си óди кӑ̀д Исус. Нúли бéши вéтạр сúлин, му паднá стрáх; да зафатú да путуну́а* [MV(K),267]; в. **потӑни**.

**путрӑ̀гне** pf 'повлече' ~ *úсто-ј то: трéва, широ́чки лúста дáве; кá ќо: путрӑ̀гниш óдма куту кóнци сӑ чину́вӑт* [ПД(122)].

**путрӑ̀гнуве** impf, в. **путрӑ̀гне** ~ *Бýкӑта дóлу тéсна-ј, тá: сӑ-вúке пујрá. Прӑку-нéӑ, óти-ј тéсна, вóта сúлно удúре нӑ-чáрго. Нӑ-пујрáта сӑ-турýве éдно дӑ̀рво шо-сӑ-вúке сӑвáк. Кóга сӑвáко сӑ-путрӑ̀гнуве нӑзӑ̀ди, тугáва вéч вóта чúсто удúре нӑ-чáрго и вӑ̀рте вуднúцата* [ПД,171].

**путурчáк** m 'пејоративно обраќање кон Македонец, христијанин што ја сменил верата, односно станал Турчин' [MS,s,94]; в. **путӯрчин**.

**путӯрчин** adj 'тој што си ја сменил верата, од христијанин го прифатил муслиманството, т.е. се потурчил' (во минатото двата поима имале исто значење) ~ *тó дéут Трӑјáн лáни умрé. Он, мáјка-мо бúла потӯрчина за-нéкуј Тӯрчин. И-рудúла*

*две деца. Едното Трајан, едното Ил'о ги- кǎрстили. Ка бигали, сестра-ј ричела: "Ел мǎр-додо ус-нас, дǎ- не тǎ-изгорат". Она рекла: "Дек мǎжут и-ас там"* [ПК,2(Крец –312)].

**путфрлено** adj, n (во случајот поименчена придавка) – додека не се крсти бебето не смее да се вади надвор, исто така не смее да се бакнува бидејќи се мисли дека е нечисто, а го именуваат со различни имиња, ако е машко: *путфрлено, ѓупче, цуре, шилеже*, ако е женско *пуже* [ТГ,113].

**путчукуве** impf 'лесно удира' ~ *стара-сум ја, не ќи-седум. Сама чера ис-прах. Три-арниј вода клǎдех. Снаата кǎпна викајќи: "Нǎ-мојш мале, нǎ-мојш ти дǎ-периш". Ка исправ ми-веле: "Ашколсун мǎр мале, афирин", мǎ-путчукуве пу-гǎрбо* [ПК,2(Иц–286)].

**путǎрче** pf 'побрза' ~ *ак путǎрче вǎрако ќи-ј падне, чиниш* [ПК,2-(155)].

**пуќерка** f 'усвоено женско дете' – семејство (маж и жена) што немаат деца (*немат ут срце чедо*) можат да посинат некое дете, ако е девојче се вика – *пуќерка* [ТГ,276].

**пуфал'уве (са)** impf 'искажува пофални зборови' ~ *царицǎта сǎ-пуфал'уве нǎ-шчерка-и оти убуво ка·ве вǎрил сино нǎ-кǎвǎ- џи·та, а и детто било убуво, младо, зǎ-жǎнувǎне* [ПД,145]; ~ *"штом немиш никуј, ти· па нǎ-мене ки-сǎ, него ти кути стар ги-чуви ти· пǎри". Нǎ-другио ден цǎро сǎ-пуфал'уве нǎ-царицǎта: "Е, веле, царице, уф-нашио кǎвǎџи· имǎ едно дете, сега шо праве едни ка·вета, не само, веле, шо-ј ка·вето, и детто, дǎ-гу-вијш, уф-чаша до·-испијш"* [ПД,145] – во контекстот среќаваме две граматички посебности: прво, присуство на адверсативниот сврзник **него** наместо 'туку, но': **штом немиш никуј, ти· па нǎ-мене ки-сǎ, него ти кути стар...**, втората посебност е во врска со линеаризацијата: кратката заменска форма се јавува во препозиција во однос на глаголот во императивни форми: **ти кути стар ги-чуви ти· пǎри** (м. '... чуви ги'); и за едната и за другата в. во граматичкиот дел.

**пуфашта** impf 'ангажира' ~ *му-веле нǎ-татку-му: "Ај, татко, ќи-си-ојме сега дома". – "Де оше де!" – "Не, имме ного пари", му-веле детто. Детто знае колку пари зел ут-кралицкǎта ќерка. Е, си греДат дома. Детто пуфашта мǎјстори дǎ-праве кујќа гулема* [ДК,128] – во контекстот имаме обратен ред: атрибутот доаѓа зад именката: **дǎ-праве кујќа гулема**, што се третира за влијание од балканските јазици.

**Пуфе Дереси** top. 'рекичка' (турц.) [ПД,135].

**пуфка** f 'мешунка полна со кафен прав, се фаќа на некои растенија' (возможно дека е вид печурка) ~ *ас ќи-чинум тǎка, лебо до·-зǎкачум нǎ-ко·лта, то· тǎрка·лто, а врǎс тоо тука прǎс пумина и мǎ-изгуре. Чурапо ас искарум, гледум малчко сǎ-дǎрже нохуто. Гу-вǎрзах кǎпино листо. Ут-таа кǎпинта листо нǎјдех пуфка, гу-вǎрзах* [ПК,2(240)] – во текстот забележуваме две посебности, прво: употреба на именка како атрибут на друга именка (образец позајмен од турскиот јазик): **ут-таа кǎпинта листо**; и второ – присуство на перфективен презент: **чурапо ас искарум**.

**пуфтори*** pf 1. 'кога нешто по втор пат се врши, односно се јавува' ~ *е, сега, му-вика, гуспудин, риче, ја можи некǎкво, ама тука пак ќи-ви-пуфторма сега. Дǎ-виите как и-мило кученцито. Вij-гу кученциту. Гу-вика. Удри-му идно стап* [ВЕв-

(Кор),305]; и: **пoхтори** ~ *пак похтóрил хизмиќáрја му та гó попитал: "Кáжи ч'орбажи!" И бјазарѓáнина му кáзал: "Ето такăф ми е каýлја сас цáрја: "До трú днú акó да ни му кáжа, главáта шта ми зéмја"* [V,PM,256]; **2.** – **(сă)** 'се ожени повторно' ~ *бúш'и идúн ивдувéц... сă пуфтóри тóј, з'é инá дрýга ж'éна* [MS,t,61]; ~ *еднá жéна пуфтурúла, имáла двé ќéрки. Еднáта гă-нусúла, нéјна-си. Еднáта га зăвăрúла, удмăж-иј. И тăкá цáрут г-ăрисáл мăжуфта ќéрка. Ќиркинúкта г-ăрисáл, нé нéјнта* [ПК2(Крец–299)]; ~ *един цар от жена останал вдовец, и от женатa му останала една момичка малка до осам година. Момичката кату останала сирачка, царјут ја пусна на една друга мома, ча да са учи марафети... Татку и сакаши да си пофтори, да земи друга жена* [V,PM,275]].

**пуфтóрин*** adj, num **1.** 'нешто што следува зад она што е прво, втор' ~ *Исус му рéкал на нéгу: Да си милýваш на Стопáнот, на Гóспоти, су сè сăрцито и су сè дýшата и су сè рáзумут твóја. Вáа ị напрéжна и гулéма пувéла. Пóфтурна пак катý нéа тóкму: да си милýваш на кумшиата катý тéб* [MV(K),270]; **2.** 'тој што повторно стапил во брак' ~ *áдно врéме имáло éјн чувéк дувéц, зимáл пуфтóрна жéна. Имáли двé дéца: аднá мóма* (**мома** во Долновардарско значи женско дете воопшто, дури и бебето ако е женско пак е **мома**, додека во соседните источни говори значи 'девојка') *и аднó дéте* [ПК,2-(227)].

**пуфтóрно** adv 'по втор пат појавено' ~ *пуфтурáк сă вúке и нéко: сúтно нéшто шо ки испáдне пуфтóрно, дă рéчăме грóзде или пă сăјáл си нéко: жúто, а пуфтурáци нáпкум испăднáли* [ПД,122]; в. **пофтур**.

**пуфтóр'ува*** impf в. **пуфтóри** ~ *се пуфтурýват двéте прăвни рéдиишта* [ME(P),95]. Заб.: во синтагмата: **двете редишта** имаме интересна употреба на множинската наставка **-ишта** во пример со избројана множина.

**пуфтурáк** m 'сено од второто (есенско) косење, *уф дрýги сéла му вúкат ọтáва*' [ПК,2(93)]; ~ *пуфтурáк сă вúке и нéко: сúтно нéшто шо ки испáдне пуфтóрно, дă рéчăме грóзде или пă сăјáл си нéко: жúто, а пуфтурáци нáпкум испăднáли* [ПД(122)].

**пухăхан*** adj 'загледан' ~ *ш'úч'ки си устáнаха пухáхани за да ги гл'éдат т'ăх, éм си вил'áха "такфéс пилцá н'éмами вúд'ạну дур сигá"* [MS,t,58].

**пухáска (си)** pf 'се загледа' ~ *и прул'éтна пúл'ạту на гóр'ạ и фáти да псáла и јас си гу пухáсках мрăва дур сă загубú пúл'ạту* [MS,-t,45].

**пуцко** n, zool. Podiceps minor – тоа е мала страшлива птица со црвено-пепелави пердуви. Има мали нозе и на секој прст одделно кожиче за пливање. Се храни со риба, а нејзиното месо се јаде [КД,57] – станува збор за птица што заедно со други видови птици – преселници во зимските месеци доаѓаат крај Дојранското Езеро, а рибарите се помагаат со нив во рибарењето.

**пуцăрвинéе** impf 'кога нешто добива црвена боја, поцрвенува' ~ *стрăмлúф чувéк нéкуј, кá-ќ фáте да гувóре нéшто стрáмно, ќи-пуцăрвинéе алúс рáк* [ПК,2(191)].

**пуцăрнуве** pf 'кога нешто добива црна боја' ~ *то: у жúтто излéве, гáт, úма цăрни зăрна, уд н'о: пуцăрнуве брáшнуто* (објаснување за растението

**кăркóл'** = какол) [ПД(123)]; в. **почарни.**

**пучáстуве** impf 'кога ќе дојдат гости им се подава нешто да каснат, односно да се напијат' ~ *ее, сјáа дрýѓут џáр пă-с-имáл куту ни́џ кá и́мме дéн, нéли прáзник. Сă-збрáли, и о викáле нăрóдо. Џăри́цта пучăстăвáла, пучăстăвáла нă гóстто, áма кути чувéк сă-јзлăжáла нéли, сă-јспăрдéла. Џáрут му-пăднáл шáнут, óти сă-јзпăрдéла, зи́ме гă-нăпăдăве* [ПК,2-(Крец–300)].

**пýче** impf 1. 'длабоко се наведнува, со целото тело кон земјата, пр. во таква положба се ставаат децата кога играат "**длăга мăгăри́ца**"; 2. сп. го обичајот: ~ *кá сă-кăршат дéцта ус-јáјџа нă-Вили́гдин, аднóто дăрже јáјцто, а дрýкто уждúре уд-гóре. Тóо шó о-дăрже јáјцто сă-ви́ке óти пýче* [ПК,2(93)].

**пучека*** impf 'застана, причека некого' ~ *кинисал Марко да шете...[ пу него Струма нивеста,[ еј, што му веле гуворе:[ "врни се Марко, ступано,[ врни се малце пучеки![ јас правих рибник јангулник,[ сус кого јас ки гу ручам!?"* [ТГ,53]; ~ *пол'е, пол'е широко, ф тебе бил'ки секакви,[ мирисл'ави јубави,[ пол'е, пол'е широко,[ мома јоде за вода,[ биќар јоде пу неја,[ викна биќар продвикна:[ Бре стој, моме, пучекај,[ да ти стомни пуносам* [ТГ,368]; ~ *чаморџиата момата ја зема, дјадото го оклава; ја окачи момата на кон'ут, фати да хожда на братите и́. И тој отдалеку фати да вика, го дочуха и го почакаха дури дојде* [V,PM,-234]; ~ *"ним ми раздигај јадови,[ јадови моји дертови,[ чунки са малце мојите,[ а што да правум и сус твоји?" – "Хеј, море, лудо и младо,[... изорај рамни дворове,[ пусејај моји јадуви,[ пучекај што ки ти никне,[ ако ти никне бусилче,[ боса ки бегум пу тебе"* [ТГ,100].

**пуч'ивáш'т'éм** adv 'одмарајќи' ~ *пуч'ивáш'т'éм, пуч'ивáш'т'éм си дóјдух у с'éлуту сабáкарш'и* [MSt,2].

**пучи́ве*** (и: **пучива)** impf, в. **пуч'и́ни** ~ *удúме цéл дéн, нă-дрýѓо дéн, нă-втóрјо дéн пá сă-нăјдéме сăстáтко, мáјка, тáм кăде Симитли́а. Тáм тăргнáме дéк Џумјá, Блăгóјувгрáт. Тáм пучивáме пé-чéс дéна, нéм гáре, рăспрăснáл-се нарóдо. Дујдé Бугáрто дă-брáнат вúке нă-кăд Џумајá, кăд-Дýпница нă-гóре* [ПК,2(191)]; ~ *адни арăми́ј имáли нóго пáри. И сиднáли дă-пучи́ват тáм. И-адúн ќ-óде дă-сă-мóче дувăлко. "А, а, пезевéнк, шó тéриш тýк, мă-јзмучá!"* [ПК,2(191)].

**пучи́вка** f 'одмор' ~ *Аднó врéме трăгнáме гáре нă-гóре, пу-Бăлáсџа. Трăгнá адúн дă-нă-вóде сус-кóјн. Тóа адúнјо вéле: "Слýши, вéле, тú кут-кá нă вóдиш ни-адúн чувéк нă-мóже дă-примúне грáницта. Тú киустáниш, вúке, уд-ѕăт, áс ќ-óм нăпрéд. Нă двá сáта пăт, адúн сáт* **пучи́вка**" [ПД,174]; ~ *сă-кaчúа, нă нóсат за-кăт Дóјран. Ут кăд-Никули́ч, тăмáм уддéме, едно тýрско сéло и́ма блúзо, пучнáа да-вúкат: "Ниа ќ-óдме ут-тýка за-Дóјрăн", ама пă-вујскáта гăрчката-ј нă-пучи́вка на Нóф-Дóјран, сјáа шó-ј* [ПК,2(356)]; в. **почи́нка.**

**пуч'и́ни** (и: **почини)*** pf 1. 'се одмори' ~ *тéлус утúди у ч'урбаџ'и́јата думá, с'éднаха, пуч'и́наха, сă кирáсаха* [MSt,48]; ~ *афý пуч'и́на, му вилú на д'ăт'ăнту: "скóру стáн' хазăр' да б'ăгами"* [MS,t,84]; ~ *утúдуха нăтр'ą ... си пустил'áха да пуч'и́нат* [MS,t,84]; ~ *дóјдух дур на Мýшамáта хýбав'ą, с'éднах да пуч'и́н'а там'á...~ "ми т'ą стрáх, тýк ти-*

**пăрвиј*** и: **пăрăвна** (m и f) adj, num 'прв, претходен' ~ *когá ки осýмна, тогáс вúкат пăрвиј мăж, пак никáх га чúнат* [V,PM,10]; кај Малецки: **пăрăвна (пăрăмна)** – и за машки и за женски род (уште една потврда дека категоријата род во овие говори не функционира, односно функционира само делумно); сп. *пăрăмна братуч'éнди; пăрăмна нук* (= правнук) и *прумлýк* [MS,s,90]; в. **прăв**.

**пăрвижнúчка** f, zool. в. **пăрвáрка** [ДК,104].

**пăрвиạ сăн** 'сонот што го фаќа човека веднаш по заспивањето, тогаш многу тешко се разбудува' ~ *и тúạ сạгласили, рéшили дạ-гọ-утéпạт. И легнạли вéчартạ и, се-нạрéди (óти вéчартạ, кạј-двạнáјси, едúн сáтọ, тéшọк пăрвиạ сăн) кóј кáк ќи-стúгни, кóј кọпáч, кóј бạлтúạ, кóј дăрво, и дéкạ лéжи. А-óн мýдар. Клáл едúн трýп ọзгóрạ и-гọ-пóкрил* [ЛС(К),117].

**пăрва рăка** 'првата фаза од некоја работа, пр. кога се игра карти, кога се бере тутун и сл.' ~ *му-ги-земáли сúте пạрú нạ кạпетáнọ, тúи, дрýгити кọмạрџúи. Тóј му-вúкạ, детéтọ: "Дáј-ми еднá лúрạ, дв'á, áс дạ-фăрлạм, вúкạ, дạ-вúдạм зáрọ". Фạрлúл. Шó милýвạ, твá, готóвọ. Дубеéш, душéш, сúти. Тóј сè прибúрạ. Ни-и-прибрáл пạрúти. Сéгạ, дóјде зạ-брóдọ. Нạ-дв'á рăци, нạ-пăрвạ рăкạ, пọлọвúнтạ брóт, нạ-дв'á рăци, брóдọ бáш, ц'áл, ни-гọ-зéвạ и-брóдọ* [ЛС(К),125].

**пăрво** adv 'понапред' ~ *"е братку, как ти некам? Ама да ти кажа пăрво, дека ке да идам, та, аку сакаш, ела!"* [V,PM,43]; ~ *тогас тој му и рекла на них: "јазе ја скокнувам, ама сакам пăрво сос царјут да чинам здрав и јак пазарлик сос писмо и сос мјухјурја"* [V,PM,185] – нерегуларност во конгруенцијата: **тој му и рекла на них;** ~ *Пу-пăту влéгăл у-иднă-ăшчúлница зă-дă-кăсне нúшчо, áма нимáл скăршена пáра. Пăрво г-упúтăл ăшчúăта дáли мóже дăјáде нúшчо, áма кóга ќи-сă-вăрне уд-гурбéт дă-му-плáте* [ДК,155]; и: **пăрвно** ~ *тугá, стáро врéме, тáка имáја – клáпа нă-врáтта. И тáп врáтта, си-óде дóма. Си-пăрвно вичирáле унăтре, димéк, си-вичирáле áрно, си-прăвúле ќéјф цéла вéчер. Нăрáнто: "А бе ѓáур, му-вéле, а бе кăурче, зéвăј двé лúри и óј си!"* [ДК,134]; односно: **пăрно** ~ *утúшлă тáм вá, зéлă дạ-гу-тúске нарóдут зạ-дạ-влезе óна пăрно и су-бăклавúјта дạ-му-дáде на-нивéстта дạ-ýмре* [БМ(Зб),199]; кај М. Малецки (од Солунско): 'најпрво, на самиот почеток' [MS,s,90]; сп. **пиш'úн**.

**пăрвускúна** f 'крава што прв пат се отелува' (Дој), во Ник: сефтéшка [ПД(125], в. **пăрварка**.

**пăрвăрзе** pf 1. 'врзе повторно (да биде сигурно)'; **2.** 'направи преврска на рана' ~ *нé гу пăрвăрзáла áрну* [ПГ(Фур)].

**пăргуф** adj 'брз, многу подвижен' ~ *му спóре рạбóтта, пăргуф чувéк* (= брзо работи, му напредува работата) [ПД(116)].

**пăрдéлин*** adj 'утврден, определен' ~ *фăтúли óни, избăгáли. Избăгáли, и тóа ги-ситúл éдно врéме, зéл пу-нúх дă-тăрче, пу-пăто. Дóбро áма, óн имáл пăрдéл'ăно, нéгуво мéсто, утмáм нăтăкá нă мужéл, знáчи куту грáница* [ПД,159].

**пăрдúа** f 1. 'исплетени трски во правоаголна форма', во др. говори: 'леса' – врз **пăрдиата** се остава свилената буба да се развива; во врска со тоа во Гевгелиско го има следниот обичај: на *Вилики читвртук*, пред да огрее сонцето една **пăрдиа** ќе се намачка

со тенок слој од говедско лајно, *кулку за адет,* потоа се остава еден корен коприва, а од страна ќе се обеси една глава лук – за да чува од урок – суеверие [ИГ,127]; [ТГ,58]; **2. пăрдиата** се користи и за прегради, во случајот: 'ограда на трло' ~ *ричé Гóспот на Чифýтити шо си дујдéле кăд нéго: Исти́на, исти́на вéл'ам на вáс, тóа шо не флéва ут врáта уф мáндрата óфцка, тукý си качýа пу пардúити, тóа арамúа и батакчúа* [MV(K),319] – во контекстот имаме случај кога атрибутот е во постпозиција во однос на именката: **уф мáндрата óфцка** (м. 'уф офцката мандра'); **3.** fig. 'изразито слаба жена' ~ *кá сé-ј чинúла тáа вáшта снáа алúс пăрдúа, нă-ѕúдо да:-зăлéпиш* [ПК,2(95)] .

**Пăрдикон'** top. 'многу стрмно место во *Горно Броди,* Серско'. "Композитум образуван според моделот: глагол во заповедна форма + именка. Името кажува што прави коњот кога се искачува по стрмно место" [ЈИ,Ми...,180].

**пăрдóло** adv 'удолу' ~ *и-вó утúшăл на-планúнта. Вăрте лéво-дéсно, нă-можúл дạ-му-и-уткрáде. Итуварúле аскéрте мăските су дăрва и-сă-вăрнáле пăрдóло да-си-грéдат. Вó шó прáве? Оде нáпрет, сă-убисýва су-глáвта пăрдóло нạ-ạдна-бýка* [ВК(Ран),323].

**пăржéшка** f 'гоштевка што се организира на третата вечер откако ќе се роди бебе, тогаш се пржат *лăнгиди'* ~ *Бúло дóцкăна и то: тăргóвăцо видéл дéка свăтé: уф-нéко: кăшча... фл'ăзéл уф-двóро и-чукнáл нă-врáтта. Тú: испăднáле, гáздите, и-о-прăимáле нă-гóсте. Та: вéчăр óни пă ки-прăвúле пăржéшка, имáле рóдăно дéте, жéнцко* [ПД(151)].

**пăржи*** impf 'приготвува јадење на огин, но не со варење туку со пржење (пр. колбаси)' ~ *утúдăк у-Сạркúнуву, утúдăк гóре у-плạнúнта, нạјдéк трú мóми и кăпидáнут – пăржсија дрóп. И са-нăсмијáме, са-нăсмијáме. И, кинисáк пá, си-бигáк* [БМ(Сар),204].

**пăржú:ве*** impf 'кога животното преживар повторно ја преживакува храната, преживa' [ПГ(Фур)]; ~ *Он мúсле óти нóво мéсто нéгăвăто, сè тáм ќ-óдăт, а нé óде нúкуј тáмка. Сăпăлнúле, сă-пăлнúле сè нă-вéткуто мéсто. Уф-нóво аăр, тáмка уф-нóвуто мéсто, уддéл сáмо едúн вóл. Вéчăрта нéма кóј дă-му-дáде акăл, а- пă-вóло си-пăржсивáл* [ПД,161].

**пăржúвне*** n 'чинот, активноста кога животното ја преживакува храната', в. **пăржú:ве** ~ *Уф-нóво аăр, тáмка уф-нóвуто мéсто, уддéл сáмо едúн вóл. Вéчăрта нéма кóј дă-му-дáде акăл, а-пă-вóло си-пăржсивáл. Лý:то му-вúке: "Ним-ми сă-крúви ки-тăзăкóл'ум". Вóло пá си-пăржú:ве, шознáе вóло, си-пăржú:ве. Он знáчи то:-пăржúвăнто гу-лăгáл за сă-крúве* [ПД,161].

**пăржăн*** adj 'јадење што е приготвено со пржење, не со варење' ~ *уф-лýпкăта сă-тýре, нuă му вúкăме кăтăк, ýрда, пăржăни јáјца, шо бúло, ги нóса: уфчá:рто* [ПД,120].

**пăрлáнто** n 'тенка (свилена) женска шамија' [BV,137].

**пăрле** n **1.** 'младо магаре'; **2.** изр.: **тăрче куту пăрле прăт мăгăрúца** (= кога помладиот соговорник не го дослушува постариот, односно не го остава да се доискаже) [ПК,2(200)].

**пăрлúа** f 'округло парче даска, убаво изработена, мазна, жените ја користат за месење' [ИГ,128].

**пăрлúву мáслу** 'масло што не се користело многу време и поради тоа станало негодно за употреба'; со исто значење: **миризлúву** [MS,-

s,80].

**пăрли́да** f, zool. 'вид мала школка, ја има во Дојранското Езеро' [ПД,128]; и: **пурли́да** [ПК,2(92)]; Ј. Иванов во Валовишко запишал top. **Пурлида** (име на село до Струма) и додава дека називот е нејасен, но со забелешка дека наставката напомнува на грчко потекло [ЈИ,Ми...,179].

**пăрлица** f, zool. 1. 'магарица (млада)' [ДК,104]; **2.** fig. 'поодраснато девојче' ~ *це́ла пăрли́ца си-стăна́ла, о́ште ус-ку́кли си-игра́јш* **[ПК,2(95)]**.

**пăрли́ч'ạ** n, zool., dem. 'малото од магаре – прленце' [MS,s,90].

**пăрл'а́к** m 'младо машко магаре, прле' [ПД(130)].

**пăрл'о́к** m, zool. **1.** 'машко магаре'; **2.** – пејоративно за човек: ~ *а́рин пăрл'о́к и́ма ду-н'а́а* [ПК,2(95)].

**пăрл'ути́на** f 'мирисот што се шири кога нешто гори без пламен, неинтензивно' ~ *не́где го́рат не́што, но́го мири́се нă пăрл'ути́ни* [ПК,2(95)].

**пăрмо́н** m 'прекар' ~ *сѐ са́ке дăзна́а по́вќе уд-си́те, нăд си́те уд-го́ре де́-ј са́ке, кут пиcку́л', зăто́о му-ј-зва́дин и пăрмо́н Писку́л'о Са́нде* [ПК,2(193)]; ~ *нă-на́ска пăрмо́но не́-ј Бăрбăнџи́џи* [ПК2(95)]; и: **пăрăмо́н** ~ *нă пăрăмо́н му-ви́кăт, не́ нă и́ме* [ПД(133)].

**пăрмạче́та** f 'голема, бела свеќа' [ПК-2(95)].

**пăрна́ј, пăрна́ј ме́лиџе** – име на детска игра (некој вид танц) [ПК,2(95)].

**пăрна́рка** f, zool. **1.** 'вид кокошка, со пердуви како кадрави'; сп. **парна́р** [ИГ,128]; **2.** 'кадрава, разбушавена коса' ~ *ти́а ва́ште мо́ми о́дат кут пăрна́рки, сѐ-сă не́че́шни* [ПК,2(95)].

**пă̂рне** pf 'кога птицата одненадеш ќе летне' ~ *пăрна́ прă̂д ме́не* (= летна пред мене) [ПД,126].

**пăрој** m 'суводолица во која доаѓа многу вода по силен дожд', односно: 'надојдена вода од дожд' ~ *којлјте оат повике крај друмут пу идната или пу другата страна уд него, пуминувајќи на него коа има прид них пăрој* [МЕ(Р),74]; и: **поро́ј** ~ *на пăтју гу и фатил един дăш, един страшин облак... И така кинисa та отиде до една река. Кога виде една мăтна вода, един страшин порој, седна тамо, са почуди, как да мини* [V,PM,93]; Малецки во Солунско запишал **про́ј** (и: **поро́ј**) 'надојдена силна вода *ут сн'ạго́, ут дăж'до́*' [MS,s,89]; в. top. **Пурој**.

**пăрпе́ле (се)** impf 'се преметка' (пр. кога спие немирно) ~ *ва́ ве́чăр сăно́ш сă-пăрпилу́х, зе́р уд-жиш-ќа́фта* [ПК,2(95)].

**Пă̂рс** -top. 'место со многу ситна земја' (Ј. Иванов погрешно запишал 'песок'); од стсл. **пръсъ** (со метатеза); сп. *Бја́ла Пă̂рс* (*Бутково*, Валовиште) [ЈИ,Ми...,180]; сп. **прă̂с**.

**пăрсе́но** (< пресеено) adj 'растение што е повторно садено'...

**пă̂рске** impf **1.** 'кога некоја течност ќе биде разложена на ситни капки што се движат'; **2.** 'кога ситни делови од нешто леткаат на различни страни' ~ *ка́ о́де же́нта, јăбу́лкăта си-ј ди́ге гра́нуфто, та́а нă-мо́ж дăфа́те, дă-ски́не. "Се́ч-гă ца́ро та́а јăбу́лкăта". Га-сичу́ве, а́рно а́ма чука́јќи, ка́ а сичува́л, дă̂рвуто пăрска́л, дува́ро прă̂скукна́л не́каа тре́с- кичка уд-ја́бу́лкăта* [ПК,2-(Крец–300)]; **3.** 'ги варосува ѕидовите' (во минатото варосувањето се вршело со метла, со прскање) [ПД-,114]; во Солунско (според Малецки): **прă̂ска (сăс ва́р)** [MS,-s,90].

**пăрсте́гне (сă)** pf 1. 'се облече прибрано, стегнато'; 2. 'сериозно се приготви за некоја важна работа' ~ *ви́ке: "Ма́јко, не́-па́сме га́аре гуве́да. Сја́а а́с пурăсна́х ерге́нин, ќ-о́јш, ќа-те́рии ца́руфта мо́ма дă-сă-же́нум"... Е, ќ-о́де, зă-че́до зă-атăр, ма́јка, ќ-о́де. Сă-пăрсте́гне ба́пта мо́ре Ко́ста, о́де и ви́ке: "Ца́ре, а́-сум до́јдăна стро́јник"* [ПК,2(263)].

**пăртизан** m 'припадник на организираниот отпор против фашизмот во Грција и Егејска Македонија' ~ *во́ младицут шо-бе́ше дује́дену думе́н и ми-риче́: "Бај-Ва́ни, ќи-си-зе́вăш иде́н ве́рин друга́р и ќи-о́јш фил'а́н ме́сто, ќи-гу-пручи́стиш – та́м дека-би́ле пăртиза́јнто"* [БМ(В),191]; ~ *и́мăше три́ партиза́јне та́м, гу свалиja ут-куби́лта сăма́рут, гу скина́ја ... изва̣дија три́ пи́штоли, ги клăде́ја у-сăма́рут и три́ кни́ги и ми риче́ја: вја́јни-а куби́лта се́га о́ди у Би́зуву. Ка́–ќи-о́диш ду-Би́зуву адин ста́п пуку̣би́лта да̣-и-за̣ми́ниш Гăрцте* [БМ(Сар),204]; ~ *е́е, ăди́н и́мше сăјме́нин, јо́к до-чи́не сè ше́тше пуре́кта. Ас нуси́х ле́п, ќи-м-јо-да́ăт: а́јдее, вăрвум а́ска, не́ма шо́. Стра́х, не́ стра́х. И сја́а кă-дује́ее на́ште пăртиза́не, па́ уди́х. У-Вăрва́рица сумнусува́ла ле́п и ја́дне* [ВК(Мал),290].

**пăрч** m, zool. 'некастрирано машко од коза, служи за приплод' [ПГ(Фур)]; ~ *и тăва́ стăна́ло гуле́мо де́те. Ерге́н стăна́л, ерге́нче. И та́а ба́бăта ре́кла: "Си́но, с-ка́чиш н-а́јн пăрч, ф-сре́т нă-го́рта и́ма адна́ јăбу́лка, ќ-о́јш ќ-а-зе́миш та́а јăбу́лка и адно́то о́ко ќи-м пугле́дне". То сă-кăчи́л нă-пăрчо* [ПК,2(230)]; ~ *пăрчо тăрча́л, то уд-де́л, скина́л адна́ јăбу́лка, дăде́л нă ба́бăта. Та́а изде́ла јăбу́лкăта и́ пуглидна́ло адно́то о́ко. По́сле не́куј де́н па́ гу-пу́ште* [ПК,2(190)]; ~ *кăчи́л-сă нă-ко́јно, кăжа́л "Збо́гум ма́јко!" "Че́ки си́но, де́к ќ-о́јш, а́с ќи-до́м". То́о буцна́л ко́јно, па́ н-а́јн пăрч сă-кăчи́ла ба́бăта. Дује́л ду-а́дна ре́ка, ко́јно пумна́л ре́кта, пăрчо н'а-пуми́нуве* [ПК,2(230)].

**пăрч–пăрч** interj 'извик за терање кози' [ПД(126].

**пăрчка** f 'стап, прат' ~ *То́ му ре́кăл: "Арно. Ја́с кă-ќи-му-ку́пăм ини-че́јли, а́к и-зăбе́се инăш нă-пе́рунут-му го́ре, а́ко па́днăт ти́а че́јлите утпе́рунут, туга́ј ќ-ă-зе́ăм дăскăли́цăта"... А та́а има́ла инăтăкфа́ пăрчка, о́ше и-дупре́ла супăрчкăта че́јлите и пăдна́ле до́лу* [ДК,147]; ~ *на́-ти-о, ве́ле, то шпи́рто, ки-збе́риш сăчки, пăрчки, ки нăва́лиш еди́н о́гин, ки-ј-изго́риш, ти двăте́ ку́чишча, а́ма цăрнуто ајри́а, бе́луто ајри́а* [ПД,147]; ~ *ти́а ра́бота̣т, о́н се́днал на-ба́цата̣, на-оџа́ко. Едно вр'а́ме, на́ли до́лу по́висо́ко, жа́рта де́ка-е. За̣по́мнили-сте ви́е. И-о́н, една́ пăрчка̣, едно́ ста́пчи и-са́мо го̣ри́и пе́пело̣* [ЛС(К),110]; и: **прăчка** ~ *то́ сă-ви́ке бе́нт. Пу-н'о пуми́нуве во́-та. Дује́уве ду-тăра́к – ти́ă-сă нăре́дăни прăчки ко́ј-шо-зăдăржувăт дăне́-фле́зе уф-бу́кăта ѓу́бре, гра́нки* [ПД,171]; односно: **прачка** ~ *царјувата мома кинисала да иди и пак на мајчин гроб са поплачи, и пак от гроб глас са е чуло: Немој плачеш, мила керку! Л'у дека имаш закопани двете прачки, жăлтата да земиш и сос неа царјувото дете да гу учиш. И кату ки са научи, после теби ке ти сака* [V,PM,276]; ~ *и кога приближеха веки покрај касабата, у средја пăтјут беха прибoтнанти три прачки, една зелена, друга жăлта и трета царве-*

*на* [V,PM,282] – во контекстот имаме неусогласеност во развојот на големата носовка: **пăрчка (прăчка)** и: **прачка** – оваа последнава излегува од дијалектната норма; в. **прăчичка.**

**пăрша** f 'ситни лушпи што се јавуваат на кожата од главата – првут' [ПД(130)]; ~ *це́лта гла́ва ме́-ј пăрша* [ПК,2(95)] – привидна употреба на кратката форма за директен објект **ме** во функција на дативната 'ми', фактички се работи за асимилација и редукција на допирот меѓу заменската форма и 3. л. од 'сум': **ми + е > ме + е >** *ме-ј*.

**пăршо́ле** impf ~ *ка́ вăрне сне́к или до́ш пу ма́ллчко: ва́дăн це́л де́н пăршо́ле сне́к* [ПД,131]; ~ *дă-пува́ркиме, фăти́ дă-пăршо́ле* [ПК,-2(95)]; од истиот корен во чешкиот јазик постои глагол со значење 'врне'.

**пăршо́л'ка** f 'остаок од пржено и топено свинско месо, цимиринка' [ПК,2(95)].

**пăрăвну** adv 'напред, пред другите' ~ *тузи́ битиснува пăрăвну заш'то́ кăрăф тич'е́* [MS,t,40]; в. **пăрво.**

**пăрăжли́ф** adj 'лут' (пр. *пăрăжли́ф пипер*) [ПД(119)]; и: **пăлижли́ф** 'нешто што има лут вкус' ~ *шо́ зе́ а́јн пăлижли́ф пипе́р, уф-у́стта не́ сă-кла́ве* [ПК,2(95)].

**пăрăхо́д** m 'направа (голема) за движење по вода, пренесува патници, стока' ~ *е, то́о тăрго́виц сă-качу́ве уф-пăрăхо́до, дисти́на ду́ши мини́стăре сус-не́го. Пăрăхутчи́ита зăпа́ле пăрхо́до, ут-та́м прăку-Ита́л'ја, на-ске́л'то изле́ват, сă-свăл'у́ват ут-та́мка* [ПК,2-(Ним–271)]; ~ *"слу́ши, му-ве́ле, ка́ ки-ти-да́де он нă-те́бе зла́тнио пăрăхо́д, пăмпо́ро и вăго́нто ти́, рăче́, нă та: да́та дă-до́јдиш па́ прă-ме́не ту́ка; не́куј за́лиф има́ло та́мка, уд-мо́рто. Ки-сă-на́јдăме, рăче́л, и по́сле ки прăдăлжиш зă-до́ма"* [ПД,148]; ~ *ка́ сă-испăлнуве вре́муто дуде́ка му-рăче́л де́уто, нă-та: да́та дă-сă-на́јдăт па́ та́м, о-зăпи́ре пăрăхо́до та́м, нăкăде гра́ницăта, дă-претста́вăме. Изл'ăзе́л тăка́, рăбутни́ците си-и́мăт ја́дне, пи́јне* [ПД,150]; ~ *кăвициицкио си́н и́ч-гу-не́ма, о́н че́ка да́тта, а о́ни еди́н де́н по́рано прăстигна́ле. Утринта́ о-курди́суве пăрăхо́до, зла́тнио пăмпо́р, стигну́ве де́но, ги-пука́жуве пăри́те гă-зи́ме ца́рскăта мо́ма зă-же́на* [ПД,151].

**пăрăхутчи́и*** m 'тој што управува со параход' ~ *е, то́о тăрго́виц сă-качу́ве уф-пăрăхо́до, дисти́на ду́ши мини́стăре сус-не́го. Пăрăхутчи́ита зăпа́ле пăрхо́до, ут-та́м прăку-Ита́л'ја, на-ске́л'то изле́ват* [ПК,2-(Ним–271)]; ~ *нăпи́шуве адна́ гуле́ма кни́га, пи́смо демек, гă-да́ве нă-пăрхутчи́:та, а о́н та́а ниде́л'а уста́не уф-С..., дă-ка́жме, де. Г-испра́ште них. Шо́ пиша́л, пиша́л то́о тăрго́фцо, пăрăхутчи́:та, сј-о-кла́ве пи́смото уф-це́бо и па́ сă-вăри́нат* [ПК,2(Ним–271)].

**пăску́рник** m ~ *то́-ј дăрвино кăпа́че, шаре́но, ус-не́го сă-ша́рăт пăнăгу́јте* [ПК,2(95)].

**пăстрăни́ца** f 'добра домаќинка, што знае ред и економичност' [ПК-,2(95)].

**пăт** m 'линијата со која косата на главата е разделена, патец' ~ *изре́шсе, испра́в-го то́о пăт ма́лко, ка́ с-јо́: нăпрăви́ла, чи́ниш куко́шките тј-а:-рија́ли ко́ста* [ПК,2(95)].

**пăт** m (се јавува зад броеви или определби: друг, некој, често и сл.; означувајќи повторување, односно еднократност на некое дејство) ~ *еди́н де́н прати от един побра́тим да тера десетина гро́ша на за́им, не́ му да́доха; друг пăт сам тера́л от дру́г приа́тел*

[V,PM,7]; ~ *кắде-на́ска два́-пắти и-стри́жăме. Пắрвăта вắлна а-ви́кăме ста́ра вắлна, се́га про́л'ăтта шо-ки-сă-стри́жат, а вто́рăта пă, е́сăнта стри́жăна, та ја-ви́кăме ја́рина* [ПД,157]; ~ *и с'е́тн'ạ за гу ва́дими ка́та д'е́н' и два пắнт'а на дин'о́* [MS,t,4]; ~ *е́дну вре́ме си-живăја́ле еди́н по́п и е́дна пупăди́а. Пу-не́кулку гуди́ни уф-ни́јнит бра́к пучна́ла несло́ạкта. Пупăди́ата че́сто пắта сă-нăјдува́ла ус-еди́н ни́јн кумши́а* [ВГ(Бог),275]; ~ *нас гуди́на ш'ту и сă с'ắј, д'е́сит', двана́јси пắнт'а тр'ắбува да сă скупа́* [MS,t,4].

**пắта** impf 'прашува', в. **пи́та** ~ *с'ắ ја пắта: "пи́ч'ку, ко́гу т'ạ иба́?"* [MS,t,78] – ген.-акуз. форма **ко́гу** употребена со значење на номинатив, место 'кој': **"пи́ч'ку, ко́гу т'ạ иба́?"**;~ *"ка́к прумина́ то́с ве́ч'ăр, Пе́три?"– "то́с ве́ч'ăр мло́гу зно́ј имắх!"* ~ *ути́ди... на́јди по́пут и гу пắта: "и́мати пуиди́н хи́тра Пе́три?"* [MS,t,75]; ~ *"с'е́дни – вили́ – на та́с купа́н'а, ја́с – вили́ – за ја пắтам пи́ч'ката"* [MS,t,78]; ~ *ути́ди на пала́т'ут и гу пắта мума́та: "ш'о́ сто́ри?"...* ~ *"ја́с за и́зл'а навắнка да пắтам, бе́лки на́јда пу ина́ ра́бута"* [MS,t,84]; ~ *ни зна́јаш'и н'ắфту; с'е́дна на сука́кут и гу пắтат: "ш'о́ брắкаш' ту́кă?"* [MS,t,81].

**пắте*** impf 'оди, патува' ~ *боса мома река прегазила,[ да нажније росна дитилина,[ да наране јунакова којна,[ ем гу ране, ем му порачуве:[ "Јади, јади јунакова којна,[ ду нидел'а пăт ки да пăтуваш,[ пăт ки пăтиш за млада нивеста"* [ТГ,164].

**пăте́ка** f 1.'тесен пат, врвица' ~ *ќи-тă стре́те адна́ пăте́ка и пу н'аа ќи-фа́тиш;* ~ *трạгну́ве, та́мка и́мише е́дни тắрла уф-ту́рцко вре́ме. И де́тто пра́во нă тắрлишчăта о́де. Нă-тắрлишчăта не́-нăјде́л ни́куј. Рăче́л: "Ки-прăдắлжум". Пумина́л, та́м е́дно се́ло... Ет ти е́јн ста́р чуве́к, нă-не́ко пăте́ка* [ПД,147]; 2. изр.: **(пăте́ка) и пу н'аа ќи-фа́тиш** (= ќе тргнеш по некој пат); со исто значење: **зе́ла инă-пăте́чка** (в. под заглавниот збор **пăте́чка**).

**пăте́чка** f, 1.в. **пăте́ка** ~ *и чу́пата ă-уста́вăл и си-ти́шăл та́тку-му до́ма. Чу́пăта но́шќăта пла́че, ви́ка, ци́ка... не́ма, де́к д-о́де? Са́ма, ни́где. И зе́ла инă-пăте́чка, пăти́ка. Ој ти́шла, ти́шла на́шла ини-кăли́ви* [ДК,147] и: **пăти́чка*** ~ *кату́ как и кажа́ле Профи́тити: Ету јас ки пу́штам Ангелот мо́ј на́при на те́б, во́ ки испра́ви пắту-ти при те́бе. Гла́с вел'а́ла уф пустали́а: Исправе́јти пắтут Господи́ноф, ра́мно чине́јте пăти́чкити не́гува* [MV-(K),307]; 2. изр.: **ки испра́ви пắту** (= ќе тргне по патот); ~ *вел'а́л: Благусуве́н си, Го́споди, Бо́га на́ша Израи́лц'ка, шо си уми́л и си дава́л, и а чини́л си имда́т и пумага́ч на тво́ити л'у́ди да утки́нат. И ти́, де́ти, ки си чи́ниш Пруфи́тин Господи́нуф; да ки си о́диш на́при при Господи́новото ли́ц, да ки си чи́ниш аза́р пăти́чки не́гуву* [MV(K),-322].

**пăти́ка** f, в. **пăте́чка** ~ *Чу́пăта но́шќăта пла́че, ви́ка, ци́ка... не́ма, де́к д-о́де? Са́ма, ни́где. И зе́ла инă-пăте́чка, пăти́ка. Ој ти́шла, ти́шла на́шла ини-кăли́ви* [ДК,147].

**пăти́ло** n 'страдање, мачнотија' ~ *рекăл: "Шо́ ќи-мă-изе́диш, а́с сум ста́ра. Ас и́м а́дно ја́гнинце, шо́ у́буво, мла́до, ќи-то-дука́рам, ќо-изе́диш". "Е, ка́к ќи-би́де?" "Ви́кни: пăти́ло, пăти́ло уф сре́т о́фци сă-скри́ло и ја́с ќи-то-дука́рам"* [ПК,2(224)]; ~ *и-вắлко: "Пăти́ло, пăти́ло, до́јци*

*јáгнито". А пăтúло, сă-нăпăтúла, уф-срéт óфците лигнáла* [ПК,2-(Мор–224)].

**пăтин*** adj 'нешто што се однесува на пат' ~ *удгудина, ако бијме здрави и живи и него ки гу зем или ку ки гу пуштам (демек ки му платам пăтните арџови)* [МЕ(Р),...].

**пăтúр** m 'мала бочва' [ПК,2(95)].

**пăтúште** n, в. **пăнт'** ~ *вóјскăта наидно-пăтúште бéше, а то пăтúште, óти баирлúву мéсту-ј, кăту-рóуви прăвéно, дăлбнáту мéсту* [БМ(В),193] – наставката **-иште** не внесува стилска обоеност; во Солунско Малецки забележил *вр'ăтиш'ти* место 'врека' [MS,s,128].

**пăткăнúца** f 'шлаканица, тепачка' [ПД(116)].

**пăтник*** m в. **пăтувач** ~ *на во извор пăтниците пазарејна и силјајнто ут друјзте села на окулу гу велјат "Бајната"* [МЕ(Р),69]; ~ *Е, бре добри, три пăтника,[ што идите јуд то село,[ зашто чукат камбаните,[ камбаните црковишни!" – "Дил ни питаш, млад Стујане,[ дил ми питиш ки ти кажме; сеј јумрела, бела Јана"* [ТГ,202]; ~ *идну-пăтник óдăл нăгурбéт. Пу-пăту влéгăл у-иднăăшчúлница зă-дă-кăсне нúшчо, áма нимáл скăршена пáра* [ДК,155]; и: **патнек** ~ *стăнýва дă-си-óде. Оде нóгу пăт. Гу-фăтúло нúку дóш, нúку гăрмитúни у-нúку пустилúа мéсто – нéма дéка дă-сă-склóне. Бúло идну-вúдело тáму. Оде тáму, рупнýва нă-врáтта. Излéга гáздăта. Му -вéле: "Јáс-сум, му-вéле, пăтнек, дă-сă-склóнăм вá нóш тýка"* [Д-К,127].

**пăтпăдáк** m, zool. **1.** в. **пăтпăлóк; пăтпăдашка**; **2.** fig. 'човек со мал раст' ~ *тóо твóјоо кумшúа алúс пăтпăдáк-еј* [ПК,2(95)]; и: **патпадăк** [ЛС(К),96].

**пăтпăдашка** m, zool. в. **пăтпăлóк** [Д-К,104].

**пăт-пăл'áк** interj 'подржување на звукот што го испушта птицата **пăтпăлóк**' ~ *Уф-пóл'то пéе: пăт-пăл'áк, пăт-пăл'áк. Гу úма уф-нúвите* (објаснување за птицата **пăтпăлóк**) [ПД,126];

**пăтпăлóк** m, zool. **1.**Coturnix coturnix 'потполошка, препелица' ~ *то-ј сúвичко, мăлéчко пúле, бéли дáмки úма низ нéго; уф-пóл'то пéе: пăт-пăл'áк, пăт-пăл'áк. Гу úма уф нúвите, нúско лéте и кóга л'ăтнýве брăмче* [ПД(126]; и: **путпулóк** 'вид птица, поголема од гулаб' [ПГ(Фур)]. (Освен **путпулóк** кај ловциите во Гевгелиско омилен лов, од птиците, се уште следниве: *дива гăска, дива папија, јарбица, дропл'а, чафрлига, смуквар* – омилена храна му се смоквите) [ТГ,385]; **2.** fig. – со негативна конотација: 'човек со низок раст' ~ *вúдј-оо мăр кут путпулóк кá сé-ј рăшитáл* [ПК,2-(93)].

**пăтрóла** f 'вооружена единица (обично мала од неколку души, но според потребите може да биде и голема), што се движи и врши контрола' ~ *вéчăрта една гăрчка пăтрóла пуминá. Сăбáјл'то нéма нúшто, бăлгăрските вујнúци флизéа уф-Мóкрăне снóжуфто нă-пýшките, тéрат пукăштте дă-нéма Гăрци устáнни уфсéлто* [ПК,2(222)]; ~ *и не-бú-час, пу-врéме, фрăп – úде една-путéра ут-тó-сéлто, а уд-дрýѕи сéла, дакáжмă, кă патрóла – гулéма патрóла, ама тúе су сидумдéјсăт, сустó дýши патрóла бéше, гу-убикóлувăт сéлто* [БМ(В),-191].

**пăтувáч*** m 'човек што патува', в. **пăтник** ~ *сеа можа чувек тука да најда сăл неколко трага кату во*

*шо гу има пăтувачут прид очите* [МЕ(Р),69].

**пăту́ве*** impf 'оди од едно на друго место, подалеку (со превозно средство или пешки)' ~ *гу субрáмă тó лéбут кóлкутọ шо-бéрише тó кọзáнут – гулéм кọзáн. И јáс двéтă пýшки нọ-рáмọ и кọзáнут нọ-еднọдăрву, а он, па, тóрбăта. И пăту́вмă сéга* [БМ(В),191]; ~ *стọну́вăт сéга, си пăту́вăт. Одăт, óдăт пу-пăтут и си-збуру́вăт накóј пáјѓа вá сéга, чу́нки ќи-пáдне на идéн уд-ни́х* [БМ(Вол),196]; ~ *и кăжá дéтто нă-мáјка-му: – Еска, вúке, мáма, ки-излéзум уф-срáнсво. Нă-мáјка-му ú-устáви нóго злáто, и трăгна дă пăту́ве* [ВК,281]; ~ *имáло нéко· врéме тру́јца брáте. И-тúă трăгнáли дă-бăркăт кăсмéт, рăбóта. Пăтувáли шо-пăтувáли, гистимни́ло ду-нéко· вудăни́ца. И-ричéли: ту́к ки-прăспúме ва-вéчăр, пóсле ки-прăдăлжиме пó-нăтáм* [ПД,167]; ~ *Уф-Ѓурѓовдин кăжáа: "Кóј сáке д-óде уф-стру́мичка укóл'а, óти слубóдно-ј димéк". И сă-чинúме нúа, дујдéме ту́ка. Бес плáта, пáри нé ни-зимáа за-пăт. Такá нă-дунцéе, ус-кóли, тóги рăбóтаа ус-кóјнцки кóли. Ус-кóјнцки кóли óдаа ут-Сóфја ду-Стру́мица. Ее-е, кóлко дéна ќи-пăту́виш сускóли, знáјш* [ПК,2(Иц–283)]; и: **патју́ва** ~ *за дá го изедé ламјáта, дáл му еди́н сăт и го испрáтил да донесé от назикáна вóда. И кáто патјувáло дéтето, оморúло са, заспáло на пăтја* [V,РМ,284]. (Рефлексот **а** за големата носовка во **патју́ва** не е регуларен, сп. подолу во истиот пасус: **на пăтја. Објаснувањето може да се најде во фактот дека во гл. патју́ва рефлексот не е под акцент и тоа овозможува лабава артикулација).**

**пăту́ре*** pl.tt. 'стар модел на машки панталони' ~ *сă-прáа вáжин, áма кá припукáли и нăпăлни́л пăту́рто* [ПК,2(201)].

**пăтăрди́а** f 'расправија, кавга' ~ *сă-чини́ адна пăтăрди́а, кá дă-вúдум брáтто сă-фọтúли зă-гу́ша* [ПК,2(198)]; ~ *напкун имаше един другар на срешта, патардијата га чу и как чу и пушката, тăрча и кажа на селото* [КС(В),75].

**пăтăрóк** m, zool., Anas **1.**'домашна птица, машкото од шатка, живее покрај води, лесно плива', в. **патка** ~ *мăшкуто шо-ј нă пáткитe пăтăрóк гу вúкуме* [ПД(130)]; ~ *ќо-о зăкóл'ме вáадин тóо пăтăрóко, ќи-сă-нăгóстиме áдно áрно;* **2.** fig. за човек што ги влече и ги држи раширени нозете кога оди ~ *шó чọпáтиш алúс пăтăрóк* [ПК,2(96)].

**пăтăрузли́а** m 'селанец од с. **Патарос** (во Дојранско, до Балканските војни македонско село, за жал сега во Грција) [ПК,2(96)]; ~ *Ас трăгнáх. Ут-Пăтăрóс ду-Гóлăк óдум, и тúă – кá ки-му-зăслăбé· нă-чувéк свéсто – тúă гăрчките уфицéре, шо-мăкáра· нă-у́чăне сè-сă прăд-мéне, сé-сă прăд мéне* [ПД,173].

**пăу́р** m, в. **пăу́рче** ~ *пăу́ро-ј ут-прăс, глигóсно-ј, úма чéпче зă-пúјне, кá-ќ сму́книш – адна гăлтка, адна чáшка прáве* [ПК,2(96)].

**пăу́рче** n, dem. 'мал сад со "црăцка" за пиење ракија' [ПД,120]; како илустрација за називот **пăу́рче** ќе дадеме два текста во кои се претставени два обичаи од Гевгелиско, едниот е врзан за празникот **мртвин,** а другиот како се "пречекува" Божиќ: – кога е *мртвин* жените *раздават* јадење за умрените; по некоја од жените во црквата ќе донесе *паурче* или *крундирче* со ракија и пред да почне да *раздава* ќе го послужи

попот и луѓето што таму ќе се најдат. Тогаш секој ќе рече: *"Господ да их просте, рај да им даде, уд лошо да и куртулисе, на тоја век да им се најде!"* – Сите останати одговараат: *"Амин"* [ТГ,32]; – на *Бăдни вечар* домаќинот ќе праша: *"Сите ли сме дома?" "Сите сме"* – му одговараат домашните. *"Азăр ли сте?"* (дали сте готови?) продолжува да прашува домаќинот. *"Азăр сме"* – одговараат. *"Е, тоги, ајде да гу викиме дедо Бужиќ на вичера"*. Потоа ќе се крене домаќинката и ќе ја стави *софрата* на *горни кăт* и кога сè ќе се нареди на софрата, тогаш едно од децата ќе го земе лебот со *заманска пара*, другото дете ќе земе парче *сарлија* (= слатка пита, вид баклава), а третото *паурче* со ракија, ќе појдат до вратата и ќе викнат: *"Ел дедо Бужиќ, да вичерме!"* [ТГ,82].

**пặхка*** impf 'турка' ~ *да намáж'ат ч'етирт'ắх ќуш'áнта на ќупријата, ти с'éтн'ạ кóлку да пắхкаш', ни мóш' да ја тýрниш'* [MS,t,24]; ~ *тогај бабата гојори на куконата: "е!, ц'аним кукона јаз, да сам кату тебе млада, тос јунак, што промина от тука, го викнувам един веч'ар да поигра с него!" Кату чу куконата така, си разл'ути мошне, да фатила да ја пăхка парамаината и да ја пл'уи, вел'ајке: "фту! фту! маскаријку, вунк от дома ми!"* [V,PM,165].

**пặхни*** pf 1. в. **пăхка** ~ *му кла́ваш'и и-нá рóпката на устáта, идúн гул'áм кáмин' да ни мóгат да гу пắхнат мéш'л'ăнтáта* [MS,t,16]; ~ *óна зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхúрăт да-чéка. Тóкмо у-полýнош палхúрăт фатú да-трóпка, и мóмата дигнá јатагáнăт и застанá прáфцом. Иднó си-пăхнá хармúјати глáвата мéѓу жил'áста мóмата го-удрú со-јатагáнăт* [ВЛ(Aj),338]; **2.** fig. 'натера' ~ *јáзи му бех хизмикáр, áми д'áволот такá ми дупнá, ми расипá душáта ми, ми чалдúса умот ми и ме пắхна, гу утепáх* [V,PM,28].

**пăхнýва** impf, в. пăхка [MS,s,95].

**пăше** n, zool. 'ждребе' (млад коњ) [Д-К,104].

**пăшúца** f 'жена на паша (= турски великодостојник) ~ *"Кáжи, вéле, кáжи шó бéше тó, тó смивáтто?" – "Жéно, вéле, ќи-ти-кáжăм. Идну-врéме нă-инă-пăшúца, вéле, јáс му-бé измикáр, сéтне сă-рéши ă-зăклá, му-зé вó флóринут"* ]ДК,140[.

**пăшкýл** m, zool. 'свилена буба од лош квалитет' [ПК,2(96)].

**пăштăмáл** m 'скутник од платно дома ткаено' (Пат) [ПД(118)]; ~ *пăштăмáло-ј ткáјн уд-вăлнăно* [ПК,2(96)].

# ОДБРАНИ ГРАМАТИЧКИ ПРАШАЊА

## ЗА ПРВИТЕ ИСТРАЖУВАЊА НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО СОЛУНСКО

1.1 Македонските говори од околината на Солун побудија интерес во славистичката наука некаде кон средината на 19 век со објавувањето на дописка од солунското село Висока во весникот *Сǎветник* (1/29, 7. 10. 1863 г.)[1]. Од дијалектните карактеристики на односнава дописка можеше да се заклучи дека се работи за многу архаичен говор во кој се зачувани повеќе посебности што напомнуваат на старословенскиот јазик, поправо на јазикот на Светите браќа Кирил и Методи.

Само две години подоцна дописката стана пошироко позната и достапна за специјалисти од односнава област откако проф. М. Хатала ја препечати во хрватското списание Књижевник (2, Загреб, 1865, 471–474).

Архаичноста на односниов говор претставен во дописката ќе ја илустрираме со примери во кои се чуваат назалните гласови: *гленда се дописникǎт; пǎнтǎт по којто вǎрвеше училиштето ни; причина штото чандата ни не напрендваха; никак да напрендват по рǎнководството на грǎцкото учение; г-н Неофит пǎнтоваштем ... со коите он се мǎнчеше.*

1.2 До која степен се зачувал назалниот изговор во Солунско се потврдува и со случаи во кои среќаваме назални гласови што не се етимолошки, односно неоргански: *бǎнчва (прајат убрǎнч за бǎнчва); длǎнгу (длǎнгу като вǎнци); мǎнгла (мǎнгла падна, мǎнгличаву врјами); стǎнкло (стǎнклуту сǎ здруби).*

И така оваа новинарска дописка, иако без научни претензии го отвори прозорецот на говорите во Солунско, поправо на македонскиот народен јазик кон славистичкиот свет.

2.1 Меѓу првите слависти што побрзале кон Солунско треба да се спомене В. Облак[2] којшто уште кон крајот на минатиот (сега веќе предминатиот) век, зимата 1891-1892 г. го посетил Солун и неколку села во Солунско, таму останал до пролетта (март 1892 г.); во меѓувреме го привлекол вниманието на турската полиција, им станал сомнителен со своите активности при собирање на дијалектниот материјал, поради неупатеност и неукост на полицијата дури бил и затворен; подоцна го ослободиле но со интервенција на австриската дипломатија. Тој, како бивш студент, а подоцна и соработник на познатиот славист, проф. на Универзитетот во Виена, В. Јагиќ (значаен подржувач на тезата за македонското потекло на дијалектната база на старословенскиот јазик), си поставил за задача да ги истражува говорите од околината на Солун. Од селани во Солун собирал материјал од сушкиот говор (од источната солунска регија), уште и од северната (регија), од селата: Градобор, Ново Село, Бугариево, Ватилак, Вардаровци. Исто така

---

[1] Антон ПОПСТОИЛОВ, *Село Зарово, Солунско (историко-фолклорно и езиковедско изследване),* Софија: БАН, 1979, 5-152.

[2] Ватрослав ОБЛАК, *Македонски студии,* Љубљана: Заедница на македонските културни друштва во Словенија, 1994.

во Солун од мајстори - ѕидари од Дебарско тој ги истражувал говорите од селата Галичник, Клење и Обоки.
И навистина во говорот на с. Сухо (во близина на Лагадинското Езеро) нашол траги од некогашниот назализам, со коишто се потврдиле податоците од споменатата дописка во в. *Сăветник* од с. Висока (1863), и на тој начин отпаднал најважниот аргумент на оние слависти што се залагале за т. н. *Панонска теорија*. Впрочем во Воведот на трудот во којшто се објавени резултатите од истражувањата во Солунско – *Macedonische Studien*, печатено посмртно (Виена, 1896) среќаваме: "Словенските дијалекти во Македонија се во повеќекратна смисла од особен интерес за славистичката филологија. Пред сé, тие се од решавачко значење за прашањето за татковината на старословенскиот јазик. Без вистинско познавање на јужномакедонските дијалекти, особено на дијалектот што се зборува во околината на Солун, не е можно конечното разрешување на прашањето за старословенскиот јазик."

Иако книгата *Македонски студии* има чисто лингвистички карактер, сепак В. Облак не можел до крај да се ослободи од наметнатиот проблем околу карактерот на македонското население и македонскиот јазик. Тој се обидува да дискутира за тоа прашање и искажува свои ставови во врска со разрешувањето на македонското прашање. Притоа, очигледно е дека Облак тешко се снаоѓал во мрежата од пропаганди од соседните земји, коишто кон крајот на минатиот век особено се беа засилиле во Македонија и со сета жестокост настојуваа оформувањето на македонската национална посебност да го оневозможат и да го изместат од својот природен тек. Во нивните аспирации им помагаше аргументот - непостоење на македонска државност (во односниов период Македонија е сé уште турска провинција, додека трите соседни земји се беа веќе ослободиле и меѓу главните задачи на државната администрација беше настојувањето Македонија да се стави во сферата на своето влијание).

Сепак за тоа дека бугарскиот јазик не го знаел Македонецот од Солунско евидентно се забележува во описот што го дал Облак за својот информатор од с. Сухо (Солунско): "Во Солун запознав еден помлад занаетчија од Сухо, кој е тука само нешто повеќе од една година. Пред тоа за подолго време не го напуштил своето родно село. Тој не посетувал бугарско основно училиште, не знаеше да чита и пишува бугарски и бугарскиот писмен јазик му беше непознат. Тој зборуваше чисто на својот роден дијалект".

**2.2** Сериозен прилог кон проучувањата на архаичните говори во Солунско дава и Антон Попстоилов, којшто како директор на Гимназијата во Солун имал можност да посети некои од околните села. Своите впечатоци од односниве патувања, што ги направил во почетокот на векот, со извесен осврт и на дијалектот ги објавил во студијата *На гости во Зарово и Висока*[3], каде што покрај другото прави и осврт на дијалектот истакнувајќи некои карактеристики што напомнуваат на старословенскиот јазик.

Специфичноста на односниов говор многу релјефно ни ја претставил Попстоилов низ разговорот што го имал со човекот што го допраќал од Солун до с. Зарово, имено на прашањето: "Зошто не зборува како другите селани?", тој му одговорил: "Господине, ти самиот слушна дека нашиот говор не е да се зборува пред свет. Јас сум превозник (кираџија), одам на многу места, никаде не зборуваат како во нашето село; штом ќе почнам да зборувам по нашински (по селски) ми се смеат."

---

[3] Антон ПОПСТОИЛОВ, в. фуснота 1.

Неговиот заклучок дека говорот во солунските села стои најблизу до кирило-методиевскиот јазик јасно се наведува во студијата "Остатоци од назализмот во солунските села Зарово и Висока."

2.3 Освен за зачуваниот назален изговор на големата и мала носовка Попстоилов се задржува уште на неколку карактеристики во кои се назира архаичниот карактер на односниве говори: "Изговорот на *јат* во заровско-височкиот говор (Лагадинско)", "Прилог кон македонските говори", "Редукција на самогласките *а, е, о* во заровско-височкиот говор".

Треба да се одбележи и статијата за специфичниот развој на стариот вокал *ы* во говорите во Солунско, кој заедно со веќе споменатите архаични посебности, претставува "еден од суштествените признаци со кои се решава прашањето за татковината на Кирило-методиевскиот јазик. Сега веќе, продолжува авторот, никој не се сомнева дека првите богослужбени словенски книги пишувани од Светите браќа биле на солунскиот дијалект."

Во врска со демографската состојба треба да се истакне дека за време на Втората балканска војна 1913 г. едно од трите лагадински села – Зарово доживува страшен погром, тоа беше опожарено и комплетно уништено (од грчката солдатеска). Другите две села Сухо и Висока иако незасегнати од погромот, останаа под грчка власт, народот беше угнетуван и му се забрануваше да зборува на својот јазик; за ова со носталгија истакнува Попстоилов: секако не е тешко да си претставиме каква тага ќе го опфати научникот кога по 50–60 год. ќе ги посети овие села и наместо со архаичниот јазик, најблизок до јазикот на Св. Кирил и Методи ќе се сретне со грчки јазик, со грчки народни песни и обичаи.

Попстоилов, како и Облак станал жртва на својот научнички интерес, имено поради дијалектолошките истражувања бил затворен од турската полиција и в затвор го задржале скоро 3 месеци (поточно 83 дена), бидејќи им биле сомнителни некои зборови со зачуван назализам (*рǎнка, мǎнка, пǎнт, ерембица)* што ги нашле во неговиот бележник и поради својата неукост ги третирале како револуционерни, шифрирани пораки.

3.1 Интересот кон македонските говори во Солунско продолжува, така Јордан Иванов во парискoто списание *Revue des etudes Slaves* 1, Парис, 1922, 86–103, се објави со статија *Un parler bulgare archaique,* во која не запознава со дијалектен материјал што го запишал во солунските села Зарово, Сухо и Висока што ги посетил за време на Балканските војни 1912–13 год.

Во вториот дел од статијата Иванов, меѓу другото дава список на лексеми и изрази во кои се чува старословенскиот изговор на големата и мала носовка во сушко-височкиот и заровскиот говор. Иванов се задржува уште на едно интересно (и до тогаш необработено) прашање, во врска со нарушената конгруенција, како "фрапантен податок" за зачуван краен *ер,* на крајот на зборoформи што завршуваат на група согласки, наведувајќи примери од типот: *тој тǎј му реклǎ, ендрǎ грат падна, скǎмпа ли-ј тјутјунǎ* и др. Ваквото објаснување, иако модифицирано подоцна го прифатил и М. Малецки, т.е. споменатите случаи тој ги објаснува (пак од еуфонични причини) со појава на *вторичен ер* што се развил на крајот на некои зборoформи – придавки и партиципи (*л*-форми), коишто завршуваат на 2 или 3 консонанти, подоцна слично објаснување среќаваме и кај Зб. Голомб,тој ги дава примерите: *мокра* m., f., *мокру* n. *; мандра* m., f., *мандру* n.

Подоцна за ова тврдење на Иванов се појавија и други мислења, имено Ст. Романски споменативе објаснувања ги третира како неосновани,

односно "како лажни остатоци од крајниот *ер*", според него се работи за остатоци од сложена придавска контрахирана форма.

Сите споменати толкувања на односниве, навистина необични случаи од Солунско имаат фонетски карактер. Обратно, нашите повеќегодишни истражувања на долновардарските говори ни даваат доволно основа вниманието да го свртиме кон морфолошкиот фактор. Во тие иследувања недвосмислено се потврди дека говорите во југоисточниот егејски дел, а тоа значи и во Солунско, се силно опфатени од нерегуларности во категоријата род, односно од изразен стремеж за елиминација на родовата опозиција, пр. кај Ст. Романски среќаваме: "... во Пазар и за машки и за женски род се употребува само формата за среден род". Така што и случајот *тој рекла* би можел да се приопшти кон споменативе случаи на нарушена конгруенција, без да се бараат комплицирани објаснувања какво што е она со развој на *вторичен ер* на крајот на зборoформите. Како потврда да споменеме дека освен примерите на кои се повикуваат и Ј. Иванов и М. Малецки и Зб. Голомб, ние констатиравме и обратни случаи: кога субјектот е во женски, а предикатот (т.е. л-формата) во машки род; така во Кулакиското евангелие среќаваме: – *вéли на нéа...: áрно си рéкąл, шо нéмаш мӑ́ш óти пéт мӑ́жи имáл си;* исто во Зборникот на Верковиќ: –... *и она отидел, гу бакна рӑнката и тој ја дава един алтин многоценно;* од Мегленско: – *вó, óти му кąжáл змúјта, разбирáл.* Други случаи за нарушена конгруенција има безброј: – *и му носúл на нúх на висóко планúна сáми* (Кулакија); – *шó úма пуд вá-дӑрвúчту* (Мегленско); – *му р'éчи сфáт'ата "млóгу óстра нóш' úмаш' "* (Солунско); – *флéзло и дéтето в бунáрја пúло и тóј* (Верковиќ)[4] итн.

4.1 Независно што обемната збирка *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových* се појави дури во четвртата деценија од 20. век (Прага, 1932), сепак рускиот проф. П. Лавров, во Предговорот напишал дека Зборникот "стои во врска со првото издание на народните песни, собрани од Ст. Верковиќ", напечатено во Белград 1860. Значи земено хронолошки низ овој обемен Збор-ник (содржи околу 130 текста приказни и еден опис на обичаи од Солунско) можеме да ја проследиме јазичната состојба во Солунско (и Серско) некаде од средината на 19 век. Иако во самиот Зборник не се споменува кој ги запишувал приказните, сепак индиректно узнаваме дека се работи за еден ракопис на што укажува авторот на предговорот од Зборникот проф. П. А. Лавров. Тоа подоцна го потврди проф. Бл. Конески, врз основа на анализа на текстовите како и врз основа на кореспонденцијата на Верковиќ. Натаму Конески го открива и идентитетот – се работи за познатиот учител од с. Висока Христодул Божиков, којшто се споменува и во др. материјали; инаку тој е роден во соседното село Сухо (како што веќе споменавме тоа се две села коишто заедно со с. Зарово го оформуваат јадрото на најархаичниот македонски говор, што се наоѓа североисточно од Солун, во областа Богданско).

Зборувајќи за споменатиот запишувач Конески ќе истакне: "Тој човек бил добар раскажувач. Користејќи спонтано елементи од народната поезија, тој во својот расказ внесува свежина и поетичност. Неговите дијалози се живи, облагородени со попрефинетото обраќање. Една блага

---

[4] Коста ПЕЕВ, *За една морфонолошка посебност на југоисточните македонски говори анализирана и од полски слависти,* Славистички студии, Скопје: Филолошки факултет, 1989, 98-106.

слаткоречивост ги надахнува неговите приказни што спаѓаат несомнено меѓу најрепрезентативните обрасци од нашата народна раскажувачка уметност"[5].

Во врска со националното чувство и определба на Христодул Божиков, Конески ќе истакне: "Во писмата на Христодул Божиков доаѓа до израз негативниот однос спрема грцизмот и турската власт. Дури и во приказните тој не можел да не се искаже како Македонец на начин што ни е познат и од други изјави од истото време: *Тогас господарот му вели на писарот: 'Така да знајте, от Македонска земја какви духови испаждат!'* (стр. 153.) Тој е заправо само еден од претставниците на солунскиот круг, којшто меѓу другото во тоа време настојувал да се развие во Солун еден македонски културен центар ... Луѓето од овој круг оделе кон создавање на еден писмен јазик врз поширокота основа на говорите во Солунско и, се разбира, со примеса на црковнословенски и други словенски елементи, што би се вклучиле во таа писмена форма. Затоа и записите на Христодул Божиков не можеме од јазична страна да ги сведеме наполно до еден локален дијалект, без да водиме сметка за тој поширок фон, врз кој се вршел изборот на особеностите за писмениот јазик што требало да најде употреба во македонските краишта."

5.1 Секако најсериозен придонес кон истражувањата на говорите во Солунско претставува активноста на проф. М. Малецки, којшто во почетокот на четвртата деценија од нашиов век, поточно 1933 г. се упатил од Јагелонскиот универзитет (Краков) кон најистурениот југоисточен пункт од словенската јазична општност, кон периферните македонски говори во Солунско, веќе споменатите села Сухо и Висока. Тука тој останал цели 3 месеци, иако условите за дијалектно истражување, па дури и живеење биле многу тешки. Да не заборавиме дека тој дел од Македонија тогаш, како и денеска, се наоѓал во состав на Грција, а на грчката власт ѝ пречела секоја активност што не одела во прилог на нејзините настојувања за елинизација на Јужна Македонија.

Резултатите од своите истражувања планирал да ги претстави во 3 тома, за жал успеал да реализира само 2 под заеднички наслов[6]. Прераната смрт и виорот на Втората светска војна го спречиле Малецки да го докомплетира трудот со граматичка обработка на материјалот што би претставувал трет том во едицијата. Односнава работа ќе ја доврши неговиот студент Зб. Голомб, којшто 1958 год. докторираше на оваа тема. По 2–3 години тезата беше објавена под наслов: *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско)*, МЈ, 11–12, Скопје, 1960/1961, и 13–14 Скопје, 1962/1963. На тој начин беше пополнето она што недостасуваше во мозаикот од описот на солунските говори.

2003 г.

---

[5] Блаже КОНЕСКИ, *Македонскиот 19. век*, Скопје, 1986, 159.

[6] M. MAŁECKI, *Dwie gwary macedońskie. Suche i Wysoka w Sołuńskyem 1* - Teksty, Kraków, 1934; 2 - Słownik, Kraków, 1936.

# РЕДУКЦИЈА НА ФУНКЦИОНАЛНОСТА НА ЗАМЕНСКИ ФОРМИ ВО МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

кон истражувањата на Зб. Голомб

1.1. Голем број истражувачи од соседните но и од подалечните славистички центри не случајно се определиле да ги испитуваат јужните македонски говори, затоа што на повеќето од нив, како дијалектолози им било познато дека имено говорите што зафаќаат периферна позиција по правило нудат богатство од информации, прво од зачувани архаизми коишто служат како препознатлива врска со постарите фази од развитокот на јазикот, тоа истовремено значи и можност за откривање на прекинати изоглоси со други словенски јазици, но од друга страна во нив исто така се среќаваат ред иновации, пројавени главно од контактот со соседните јазици, особено ако се тие генеолошки подалечни и неродствени. Интензивните контакти со односниве јазици создале услови за билингвизам, и го отвориле патот кон јазична интерференција.

Меѓу припадниците на споменатите различни етнички групи, со многугодишното продолжително заедничко живеење (во централниот дел од Балканот, обединети во т. н. "балканска алијанса"), биле исполнети нужните екстралингвистички услови за "јазична симбиоза". Сепак во тој "балкански јазол" од нации, националности и различни јазици се мисли дека македонските говори во долновардарскиот дел најинтензивни контакти имале со говорот на Власите (според Голомб)[1], уште и со турскиот јазик.

2.1. Дел од познатите специфичности што во македонскиот јазик се развиле под влијание на "балканската јазична унија" и со кои се дезинтегрирал од останатите словенски јазици (присуството на глаголски конструкции со помошниот глагол *има (нема) + глаголска придавка,* препозитивна употреба на заменските клитики во однос на глаголот, употреба на предлогот *од* "како граматички показател на односот за припадност во конструкции што го заменуваат стариот посесивен генитив-датив" и др.), доскоро се третираа како регионално врзани со западното македонско наречје, но последните истражувања што ги вршевме во југоисточните македонски говори од егејскиот дел укажуваат дека односниве дијалекти не само што ги споделуваат овие карактеристики, туку некои од нив ги среќаваме во доразвиени форми и проширени значења. Во овој момент само ќе ги спомeнеме: натамошно упростување на падежниот систем кај именките (пр. отсуство, иако некомплетно, на вокативот, натаму отсуство на акузативот кај личните имиња), а особено прави впечаток редукцијата на падежните остатоци кај заменските форми (на кои основно ќе се задржиме), натаму проширената употреба на предлогот *од* – под влијание на ароманскиот и грчкиот јазик, возобновување на множинската наставка *-е* кај именките од женски род, раширена особено во микротопонимиската граѓа, под влијание на ароманскиот јазик, изразито присуство на примери со нарушена конгруенција од контактот со турскиот јазик, од истиот јазик се позајмени и моделите на синтагми со непосредно прибавување на атрибутот – именка кон друга именка, случаи на двојна определба – со член и показна заменка (од грчкиот јазик) и др.

---

[1] Зб. ГОЛОМБ, *За "механизмот" на словенско-романските односи на Балканскиот Полуостров,* Македонски јазик 21, 1970, Скопје.

**2.2.** Она што е констатирано за балканскиот карактер на македонските говори: дека граматичката структура во голем дел е позајмена од соседните несловенски јазици, од социолошки аспект наоѓа поткрепа во искажувањата на А. Попстоилов, за турското влијание врз југоисточните говори, конкретно врз населението во с. Зарово како пр. тој го наведува следното: кога жената поздравува маж таа се поклонува прво на десната, а потоа на неговата лева страна, исто како што прават Турците за својот празник Бајрам; друг пр.: кога маж се поздравува со постара жена, ѝ ја бакнува раката на две места згора на "китката", а третиот пат ја допира до своето чело[2].

Зб. Голомб, во познатата студија за македонските говори во Солунско (работена врз материјалите собрани од М. Малецки),зборувајки за тоа каков одраз има губењето на деклинацијата во врска со структурата на реченицата дава преглед на функционалноста на кратките заменски форми во изразувањето на односот меѓу *подметот и предметот*: "поради отсуството на синтетичка (изразена со наставки) деклинација и во принцип слободниот ред на зборовите во реченицата во нашиве говори нема можност за формално разликување на *подметот* од *директниот предмет* со помошта на тие во повеќето индоевропски јазици нормални средства. Па се јавува нов формален показател на односот *прирок (преоден) – директен предмет* во лицето на *заменската проклитика* што прави фонетска целост со прирокот. Бидејќи нашиве говори ја имаат категоријата граматички род кај именките, личната проклитичка заменка (acc. sg. m. -n.: *гу,* f.: *ja/a,* acc. pl. за сите родови *ги* С // *ха* В), претставува доволен показател на синтаксичкиот однос *прирок : директен предмет* при кое личната наставка на глаголот претставува показател на односот *прирок : подмет.*" За да заклучи (истиот): "заменските проклитики (во acc.) што стојат постојано во погоре приведените примери кон прироците не се излишен плеоназам, туку неопходен елемент што влегува во системот на јазикот и што врши точно определена функција на формален показател на синтаксичкиот однос"[3].

Како екземплификација за споменатово организирање на деловите во реченицата (меѓу *подметот, прирокот* и *директниот предмет*) следува реченицата: *Цар'у кăштата си ја битиса,* која што ги задоволува поставените тези.

Кон коментарот на Зб. Голомб во врска со вклученоста на родот во изразувањето на спометиве синтакцички релации, ние ќе истакнеме дека најновите истражувања на говорите во југоисточниот егејски дел, потврдија дека категоријата род во повеќе говори, особено во Еницевардарско, недоволно функционира, што од своја страна сигнализира дека личната проклитичка заменка не е во можност редовно и успешно да ја врши функцијата "показател на односот *прирок : директен предмет – прирок : подмет*".

**3.1.** Заклучокот на кој укажува Зб. Голомб се базира врз споменатиот материјал од с. Сухо и Висока. Она што останало незабележано и на кое сакаме да обрнеме внимание е аргументот дека неретко среќаваме случаи кога заменската клитика што треба да го детерминира *директниот предмет* се јавува и во *дативни конструкции,* што зборува дека таа не може да се третира како неопходен туку како дополнителен показател на синтаксичкиот однос.

---

[2] Ан. ПОПСТОИЛОВ, *Село Зарово, Солунско (историко-фолклорно и езиковедско изследване),* Софија: БАН, 1979, 5-152.

[3] Зб. ГОЛОМБ, *Два македонски говори на Сухо и Висока во Солунско),* MJ, 11-12, 1960/61, 13-14, 1962/63, Скопје.

**4.1.** Во богатиот *Зборник* на Верковиќ[4] бројот на примери во кои кратките заменски форми за директен предмет се јавуваат во дативни конструкции е толку голем што не можат да се третираат за случајни пропусти: – *изл'ала на месинчината да ја вели: "месинчино мила ..."* (м. 'да ѝ вели) (214); – *бех забравила да ја кажа на мајка ми* (м. 'да ѝ кажа) (218); – *и тој ја вели: "касмет сакам"* (м. 'тој ѝ вели') (230); – *на ба́бата га фтекна́, зема́ едно́ ма́чле и едно́ ку́тле* (м. ' ѝ текна) – *после отиде пак на царската мома да ја вели на неа* (м. 'да ѝ вели на неа'); – *и тој ја дава адин алтин многоцено* (м. ѝ дава'); во текстовите од Малецки (иако поретко) среќаваме аналогни примери: – *нос, ш'ту гу звад'ахми за пикмес гу клавами у казаниту, гу фăрл'ами и пеп'ал н'етр'а* (м. 'му фрламе')[5]. Во Кулакиското евангелие[6] исто така има примери во кои дативните конструкции се маркирани со заменски клитики за директен предмет: *си дошле кри него, распитаа на него, ем гу велеа* (м. 'ем му велеа') (272); меѓутоа, исто така, испишавме повеќе реченици во кои се јавува нерегуларност од обратен тип; заменската клитика за индиректен предмет *(му)* се јавува во акузативни конструкции: – *да му распитаа учениците негови, ем гу велеа* (м. 'го распитаа') (273); – *му па́дна уф гăрдити, му гушна́ да му бацу́ваши* (285) (м. 'го гушна да го бацуваше') . Внимание заслужуваат и случаите во кои клитиката *ја* (за директен предмет од 'таа') има навлезено во сферата на дативни множински конструкции: *и он а риче на них: "а неразбрани, да тешки уф сăрциту"* (м. 'он им рече') (Кул, 253).

**5.1.** Од досега кажаното излегува дека мешањето на заменските форми главно се случува на ниво на акузатив и датив. Но од консултираната опсежна граѓа излегува дека во југоисточните говори односнава појава (нерегуларна употреба на падежните остатоци кај заменките) е понапредна, бидејќи е опфатен и номинативот, така што изразноста на односот *подмет – директен предмет* не може да се потпре само на заменските форми. Сп. примери: – *чини една кратунка, га тури аф чешмата. Она веки га оставиха, не га открадоха* (м. 'неа веки га оставиха) [Верк., 67]; – *јазе, кубилата ми е трудна не-ти-га давам* (м. 'мене, кубилата ми е трудна'); – *некоја богатска мома да не земиш, туку брат ти, што има една хизмиќарка, она да га земиш* (м. 'неа да га земиш') [Верк, 85]; – *на мо́јта кăшта и́ма седе́ло, ви́ка, и о́н гą-лекува́х* (м. 'и него гą-лекува́х') [Лаб., Серско,129]; – *то човек. да не беши, јазика беши на два мојто живот* (м. 'мене ми беше...') [Верк., 81]; – *се́тне по́дварта ќа· иска́риш... и о́на уф-циди́лка ќа ту́риш* (м. 'и неа уф-цидилка ќа туриш) [Пеев,Кук.,2,256]. Освен во **акузативни**, имаме запишано случаи кога **номинативот** го покрива индиректниот предмет: – *ве́ли на не́гу: Прија́тил, ка́к си дујде́ ту́ка, шо нема́л си ру́ба за сва́дба. Па́ о́н му падна́ те́шко* (м. 'нему му падна́ те́шко') [Кул, 270]; – *и о́н ни́кој не́-му обрắшта внима́нии* (м. 'нему ни́кој не́-му обрắшта) [Лаб., Серско,129].

Упростувањето на заменскиот падежен систем на ниво на долгите форми може да се следи и на Запад: "Во нашите говори се забележуваат некои понатамошни израмнувања во промената на личните заменки... Во западното наречје се забележува процес на навлегување на долгите форми за акузатив и во сферата на индиректниот предмет: *нас ни* (спрема *нас не*), *вас ви* (спрема *вас ве*), *нив им* (спрема *ним им*). Се слуша и обратна замена: *ним ги*... Сите овие

[4] *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových, v Praze* , 1932.
[5] M. MAŁECKI, *Dwie gwary macedońskie. Suche i Wysoka w Sołuńskiem* 1 – Teksty, Kraków, 1934; 2 – Słownik, Kraków, 1936.
[6] A . MAZON – A. VAILLANT, *L'èvangèliaire de Kulakia. Un parler slave du Bas-Vardar,* Paris, 1938.

појави се израз на општата тенденција во развитокот на нашиот јазик за редуцирање на морфемите во деклинацијата"[7].

Сепак, поинтересни се случаите забележни во јужните (егејски) говори во кои среќаваме конструкции што дефинитивно отстапуваат од нормите на литературниот исказ (замена на долгата со кратка форма): "Се поставува прашањето за можниот контакт во овој поглед со ароманскиот. Општата состојба на еден говор како кулакискиот, во кој туѓото воздејство е очевидно во повеќе посоки, па случаите како: *сетне на ти ке ти кажа; – не те сакам на ти* (Киреч-ќој, Солунско), во кои имаме навистина изразито отстапување од словенската синтакса, – можат само да одат во прилог на една таква претпоставка"[8].

Од направената анализа може да се заклучи дека аналитизмот во југоисточните македонски говори навлегува посериозно и во сферата на заменките; дури и во употребата на оние падежни остатоци што се неопходни во нормата, конкретно во изразувањето на директниот и индиректниот предмет многу често констатиравме нерегуларности. Се разбира дека јазикот, за да ја зачува изразноста на односниве синтаксички релации, ги вклучува додатните средства, коишто во ситуацијата стануваат првостепени, а тоа се можностите што ги дава контекстот, артикулацијата во живиот говор и др.

[7] Бл. КОНЕСКИ, *Историја на македонскиот јазик,*Скопје, 1982, с. 147.
[8] Бл. КОНЕСКИ, в. фуснота 7 , с. 147.

**СКРАТЕНИЦИ**

А,БТР – Л. Андрейчин и др., *Български тълковен речник*, София 1963.
БМ – Ст. Бојковска – Максимовска, *Дијалектни текстови од Мегленско*, Македонистика, бр. 5, Скопје, 1992.
Б(М,В,СД,К) – Т. Бицевски, *Македонски народни песни од Мегленско*, Македонско народно творештво, 6, Скопје 1985; *Македонски народни песни од Воденско*, Македонско народно творештво, 8, Скопје 1989; *Македонски народни песни од Серско и Демирхисарско*, Македонско народно творештво, 13, Скопје 1997; *Македонски народни песни од Кукушко*, Македонско народно творештво, 9, Скопје 1989.
Б,ОГ – П. Бицевски, *Орловото гнездо*, Скопје 1996.
В (V,K,S) – W. Budziszewska, *Słownik bałkanizmów w dialektach Macedonii Egejskiej*, Warszawa 1983 (V – Воден, K – Кукуш, S – Солун).
ВГ,БЕР – В. Георгиев и др., *Български етимологичен речник*, София 1971...
В,СД – Б. Видоески, *Говорот на селата Плевна и Горно Броди, Драмско*, МАНУ, Прилози XXII, 2, 1992.
ВБ – Б. Видоески, *Текстови од дијалектите на македонскиот јазик*, Скопје 2000, ВГ (од Гевгелиско: Мач – Мачуково, Ст – Стојаково, Ѓав – Ѓавото, Мир – Миравци, Бог – Богданци, Пир – Пирава), ВД (Д – Дојран, Ник – Николич), ВК (од Кукушко: К – Кукуш, Пат – Патарос, Шт – Штемница, Мал – Маловци, Пл – Планица, Иц – Ицеларе); ВС (од Солунско: Кир – Киречќој, Град – Градобор), ВЕв (од Ениџеардарско: Ев – Ениџевардар, Бар – Баровица, Кр – Крушаре. Кор – Корнишор, Ил – Илиџиево, Кон – Кониково), ВВ (В – Воден, Крон – Кронцелево), ВМ (од Мегленско: Сар – Саракиново, Стр – Струпино, Тр – Тресино, Џăр – Џăрнешево, Зб – Зборцко), ВК (од Кајларско: Ран – Ранци, Тр – Тремно, Рак – Ракита, Бош – Бошувци), ВД (од Драмско: Фр – Фраштене, Тр – Трлис, ГБ – Горно Броди. Кал – Калопот, Кал – Календра), ВЛ (од Лагадинско: Ај – Ајватово), ВБ (од Богданско: Нег – Негован, Зар – Зарово, Вис – Висока, Сухо, Бал – Баливиц).
V,PM – P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových*. V Praze, 1932, s. IV-596.
VM,ESJČ - V. Machek, *Etymologický slovnik jezika českého a slovenského*, Prag, 1957.
Г,ДМГ – Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско)*, Македонски јазик, Скопје, XI-XII, кн. 1-2, с. 113-182, XIII-XIV, кн. 1-2, с. 173-276.
ДВ - В. Думевъ, *Воденскиятъ говоръ*, МакПр, XIII, с.8–42.
ДК – В. Дрвошанов, *Кајларскиот говор*, Скопје, 1991.

ДС(Ч) – С. Давкова, *Лексиката на говорот на с. Чифлицик* (Демирхисарско), магистерска дисертација, машинопис, Скопје 1997.
ИГ – Д. Ивановъ, *Гевгелийскиятъ говоръ*, София, 1932.
КЕ – М. Каранфиловски, *Еницевардарскиот говор*, докторска дисертација, машинопис, Скопје 1995.
ЛС(К) – Веселинка Лаброска, *Говорот на с. Кула* (Серско), магистерска дисертација, Скопје 1997.
MS,t,s – M. MAŁECKI, *Dwie gwary macedońskie. Suche i Wysoka w Sołuńskiem* 1 – Teksty, Kraków, 1934; 2 – Słownik, Kraków, 1936
МЕ(В) – Б. Ристовски, *"Вардар". Научно-литературно и опитествено-политичко списание на К. П. Мисирков*, Скопје, 1966.
MV,K – A. Mazon et A. Vaillant, *L`évangéliaire de Kulakia un parler slave du Bas - Vardar*, Paris 1938.
МС(В) - Л. Милетичъ, Изъ живота на Българите въ Солунско, МакПр, VIII, София, 1932.
МЕ(Р) – Бл. Ристовски, Раните ракописи на К. П. Мисирков на македонски јазик, Скопје, 1998.
О,СРЯ – С. Ожегов, *Словаръ русского языка*, Москва 1963.
ПД – К. Пеев, *Дојранскиот говор*, Македонистика, 2, Скопје 1979 (Д – Дојран, од Дојранско: Ник – Николич, Пат – Патарос, Фур – Фурка).
ПК,II – К. Пеев, *Кукушкиот говор* II, Скопје 1989 (од Кукушко: Мор – Морарци, Грам – Грамадна, Шт – Штемница, Пл – Планица, Ним – Ниманци, Шек – Шекерлија, Иц – Ицеларе, Пос – Постолар, Крец – Крецово, Гăр – Гăрбашел, Даут – Даутлија).
ПК – К.Пеев, според лично собрани необјавени материјали: од Кукушко: Мот – Мотулово, АЌ – Амбар Ќој; од Гевгелиско: Којн – Којнско, Ст – Стојаково, Пир – Пирава, Гум – Гуменца, Мач – Мачуково – (материјалите се депонирани во Институтот), од Серско: Сек – Секавец [заедно со А. Поповски], од Драмско: Плев – Плевна [заедно со А. Поповски], од Гевгелиско: Фур – Фурка – (материјалите се депонирани во Архивот на МАНУ),
PS, ERHSJ – P. Skok, *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, Zagreb, 1971...
Р,ДГ – Ст. Романски, *Долновардарскиятъ говоръ*, МакПр, кн. 1, София 1932.
РМЈ – *Речник на македонскиот јазик* I, II, III, Скопје 1961...
РСХКНЈ – *Речник српскохрватског књижевног и народног језика*, Београд, 1959...
СК – Д. Сакъов, *Принос към речника на кукушкия говор*, Българска диалектология, III, София 1967.
ТГ – Ст. Тановиќ, *Српски народни обичаји у Ђевђелијској кази*, Српски етнографски зборник, XL, Београд, 1927.
УЕ – Д. Угриновски, *"Народни обичаи од Еницевардарско"*, машинопис.
Ф,ЭСРЯ – *Этимологически словарь русского языка*, Москва 1986...
ШК (К,Д) – К. Шапкарев, *Сборник от български народни умотворения*, т. 1, София, 1968 (К – Кукушко, Д – Дојранско).
ШК (С,К,Д,Г) – К. Шапкарев, *Избрани дела*, V, Скопје, 1976 (С – Солунско, К – Кукушко, Д – Дојранско, Г – Гевгелиско).

ТРАНСКРИПЦИЈА

*ӑ.* – Со овој знак го предаваме "темниот вокал" независно од неговото потекло.

*ạ, ẹ, ọ.* – Точката под вокалот го означува полуредуцираниот изговор: *ạ* клони кон *ӑ*, *ẹ* кон *и*, *ọ* кон *у*.

*а:, е:, о:.* – Должината на вокалите ја означуваме со знакот : (две точки) поставен од десната страна до буквата.

*ä.* – Со овој знак го обележуваме широкиот изговор на вокалот *е*.

*л'.* – Овој знак го означува полумекото *л*.

*н'.* – Со овој знак се означува мекото *н'*. Во крајната југоисточна периферија, пр. во Лагадинско консонантите си имаат свои меки парници што ги претставуваме на истиот начин – со надреден знак од десната страна на буквата (*д* - *д'*, *з* – *з'*, *т* – *т'* и сл.).

*л̥.* – Со овој знак се означува вокалниот изговор на *л*.

*р̥.* – Овој знак го означува вокалниот изговор на *р*.

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски", Скопје

811.163.3'282.4(495.6-12)(038)

ПЕЕВ, Коста
Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел, Б. 4 / Коста Пеев. - Скопје : Студентски збор, 2007. - 470 стр. ; 24 см

На заднината на насл. стр.: Dictionary of Macedonian dialects in the South-East Aegean part of Macedonia. B. 4 / Kosta Peev. - фусноти кон текстот

ISBN 978-9989-2474-2-2 (т. 4)

а) Македонски јазик - Дијалекти - Егејска Македонија, југоисточна - Речници
COBISS.MK-ID 68224010

Коста Пеев
**РЕЧНИК**
**НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВРИ ВО ЈУГОИСТОЧНОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ**

**

Новинско-издавачко претпријатие *"Студентски збор"* - Скопје

**

директор
*д-р Томе Груевски*
**
главен и одговорен
уредник
*д-р Зоран Костов*
**
технички уредник
*Владимир Лазов*
**
дизајн на корица
*Игор Настевски*
**
графика
Македонски градски мотив, Ѓорги Ачески
**
Печатено во "Винсент Графика", Скопје

Издавањето на Речникот го потпомогна Министерството за култура на Република Македонија.

# ИНФОРМАТОРИ за теренскиот дијалектен материјал



Василка Ичова Комарова (1910-1986) од с. Грбашел. По погромот на Кукушко 1913 г. живеела во Струмица.



Аспарух Гошев, роден 1903 год. во с. Амбар Ќој, Кукушко. По погромот од 1913 год. живеел во с. Турново, Струмичко.



Вангел Арапов, роден 1901 год. починал 1987. По уништувањето на родното село пребегал во с. Секирник, Струмичко.



Светла Т. Богоева, родена 1906 год. во с. Коџомарлија. По бегањето од родното место (1913 год.) живеела во Струмица.



Анастас Христов, роден 1895 год. во с. Градобор. По уништувањето на Кукушко 1913 год. живеел во с. Секирник, Струмичко.



Милан Гонев, роден 1906 год. во с. Ниманци. По Балканските војни пребегал во Струмичко, с. Еднокуќево.



Анастас Јанев, роден 1900 год. во с. Морарци. По погромот на Кукушко 1913 год. пребегал во Струмичко, с. Борисово.